MACEDONIAN ACADEMY OF SCIENCES AND ARTS
FOUNDATION *TRIFUN KOSTOVSKI*

Kosta Peev

# DICTIONARY

# OF MACEDONIAN DIALECTS IN THE SOUTH-EAST AEGEAN PART OF MACEDONIA

BOOK 5

Skopje, 2009

МАКЕДОНСКА АКАДЕМИЈА НА НАУКИТЕ
И УМЕТНОСТИТЕ
ФОНДАЦИЈА *ТРИФУН КОСТОВСКИ*

Коста Пеев

# РЕЧНИК
# НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ
# ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

ТОМ 5

Скопје, 2009





МАКЕДОНСКА АКАДЕМИЈА
НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ



ФОНДАЦИЈА
*ТРИФУН КОСТОВСКИ*

Коста Пеев

# РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

*Главен уредник*
Академик Петар Хр. Илиевски

*Програмери*
дипл. инж. Тихомир Атанасовски
дипл. инж. Владимир Лазов

*Техничка коректура:*
Цвете Петровиќ

*Компјутерска обработка:*
Цвете Петровиќ

*Печат*
ВИНСЕНТ ГРАФИКА

*Тираж*
300 примероци

*До пред десетина години, Речникот се работеше како дел од проектот на МАНУ "МАКЕДОНСКИТЕ ДИЈАЛЕКТИ ВО ЕГЕЈСКА МАКЕДОНИЈА", под раководство на акад. Б. Видоески. По неговата смрт, за жал, проектот згасна и поради тоа работата врз Речникот се префрли во ИНСТИТУТОТ ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК. Во составувањето на Речникот е користен архивот на Дијалектолошкото одделение при Институтот, како и Архивот во МАНУ. Поголемиот дел од материјалот е собран од авторот на Речникот. Освен тоа вршена е ексцерпција на голем број дијалектолошки и етнографски студии од кои се земени широки контексти, со цел да се илустрира не само значењето на лексичката единица, туку и да се документираат моменти од материјално-духовното живеење на еден дел од македонскиот народ, кои поради познатите историски факти, неповратно тонат во заборав.*

*Познато е дека основниот постулат на дијалектот е територијата каде што тој се зборува. За жал нашите југоисточни говори во Егејска Македонија, во поголем дел, за време на Втората балканска војна, делумно и во Граѓанската војна во Грција, останаа без тој природен постулат. За илустрација да споменеме дека познатиот македонистички центар Кукуш, во летните месеци 1913 г., под ужасен притисок на грчката солдатеска, беше буквално избришан од географските карти, таму не остана ниту еден Македонец – староседелец, а и денеска нема автохтоно македонско население. Наша задача беше, преку анкетирање на бегалци, "да го заштитиме и одбраниме од заборав", (како што напиша проф. Бл. Конески во рецензијата на двотомната*

*монографија "Кукушкиот говор"), народниот живот на населението од односнава регија со сите негови манифестации: обичаи поврзани со одредени настани од семејниот и личниот живот, верувања и суеверија, именувања во врска со меѓусебните односи, обичаи поврзани со раѓањето и смртта, хигиена, болести (нивно именување и лекување), веселби и забави, именување и одбележување на народниот календар и празници, природни појави и верувања во врска со нив, куќата (изградба и именување на деловите), приготвување и видови јадења, имиња на посатки, именување на делови на воденицата, чување и одгледување на домашни животни, терминологија во врска со земјоделството, именувања во врска со ловот и риболовот (средства и обичаи), одгледување на свилената буба, термини во врска со пчеларството. Од истите причини: да се регистрира сето она што претставува дел од животот на прогонетите Македонци од југоисточниот егејски дел, се вадени лексички потврди и од народната поезија, односно е претставен и извесен корпус од топономастичката номенклатура.*

Авторот

## Извод од рецензија

*Коста Пеев - истакнат македонски дијалектолог сиот свој живот го има посветено на изучувањето на исчезнатите македонски говори во југоисточниот дел, говори што некогаш опстојувале во северна Грција, во околината на Солун, Кукуш и Дојран, а денеска зачувани во местата каде што компактно живеат бегалци од односниве краишта на територијата на современа Македонија и Бугарија, - говори со трагична судбина, што се има одразено и во судбината на нивните носители. Пеев се наоѓаше на извориштето на најкрупните дијалектолошки проекти во Македонија: –Македонскиот дијалектен атлас, Општословенскиот лингвистички атлас и Општо-карпатскиот дијалектен атлас, но основните негови усилби беа ус-мерени кон разработката на проектот "Македонските дијалекти во Егејска Македонија" со кој раководеше неговиот професор Божидар Видоески. Во рамките на тој проект Коста Пеев има реализирано многубројни истражувања во повеќе области од јазичниот систем на дадената дијалектна група и изработил монографски описи на два говора од југоисточниот тип - дојранскиот (Пеев 1979) и кукушкиот (Пеев 1988, 1989), приготвени во истражувачката активност со потомците на бегалците од Егејска Македонија, што сега живеат во областите околу Дојранското Езеро и во Струмица.*

*Речникот на југоисточните говори во Егејска Македонија е прв крупен лексикографски труд од регионалната македонска лексика.*

*На односново издание му претходеа само три неголеми речници на одделни јужни говори: Речник на говорите во селата Сухо и Висока во околината на Солун (*M. Małecki 1936*), Прилог кон речникот на кукушкиот говор (*Сакьов 1967*), и Речник на балканизмите во дијалектите на Егејска Македонија (*Budziszewska 1983*).*

*Речникот на Пеев претставува комплетен заеднички речник на две групи од југоисточните говори: солунско-воденски (долновардарски) и егејскиот дел од серско-лагадинските говори, зафаќајќи неголема област на југоисток од современа Македонија (Гевгелија и Дојран) и на опширната територија во северна Грција, на запад и исток од долниот тек на реките Вардар и Струма. Наоѓајќи се на периферија на словенскиот јазичен континиум, споменативе говори, од една страна, запазиле многу архаични елементи, несвојствени за другите македонски говори, а од друга, се имаат здобиено со многу иновациони, всушност балкански црти, за што има припомогнато хетерогениот состав на населението во Егејска Македонија.*
*Пристапот на авторот кон интерпретацијата на лексичката граѓа може да се нарече семантички. Многу речнички статии го потврдуваат стремежот на авторот не просто да се регистрира , "инвентаризира" лексичката единица, начин што за жал, многу често се среќава во дијалектната лексикографија, туку да се разоткрие нејзината содржина, која што и при идентичноста на формата многу често е уникална за секој дијалект (за споредба: статијата* ***криф*** *со подробен опис на семантичката структура , со разнообразни контексти и фразеологизми).*

*Споменатиот Речник, безусловно, ја продолжува традицијата на етнокултурната дијалектна лексикографија во чија концепција речникот се јавува не просто апстракција на собраниот лексички материјал, туку "енциклопедија на народниот живот", претставувајќи ја преку зборот културата на опишаната регија и давајќи му на читателот возможност да го осети духот на народната култура. Ова го овозможува пред сè каракте-рот на Речникот, којшто во голем обем ја вклучува терминологијата на народната култура. Авторот како да се наоѓа во постојан дијалог со чи-тателот, често приопштувајќи кон речничката граѓа коментари за фо-нетските појави присутни во лексичкиот материјал, уште за граматич-ката димензија, употреба, географија и историја.*

*Кон првиот том на Речникот е придодаден голем уводен дел, којшто ја открива демографската ситуација во Егејска Македонија. Огромен интерес за читателот претставува документарниот расказ за настаните што предизвикаа реско скратување на словенското население во односнава област во првата половина на 20. век, коешто до тогаш претставуваше една третина од заедничкиот број (две третини исполнувале грчкото и турското население). Авторот наведува свидетелства на очевидци за масовното уништување на Македонците за време на Втората балканска војна (1913) во градовите што се наоѓаат на исток од Вардар: Кукуш, Серес, Лагадин и околните населби и за бегството на страдалниците во Пиринска Македонија.*

*И. Е. Јакушкина*
*Общеславянский лингвистический атлас*
*Материалы и исследования*
*Сборник научных трудов*
*2003-2005, Москва*

***Благодарност***

*Завршувајќи ја работата врз петтиот том од Речникот, сакам да ја изразам својата благодарност на семејството Валентина и Владимир Лазови, кои несебично, жртвувајќи дел од својата комотност, ми овозможија пријатен престој и услови за спокојна работа врз Речникот во 20062008 г. во нивниот дом во Торонто.*

* * *

*За крај, треба да ја споменам како многу важна соработката со македонските друштва во Торонто: Канадско–македонско историско друштво, Организација на Обединетите Македонци, исто така и литературните друштва: Браќа Миладиновци и Григор Прличев. Соработката со нив ми отвори пат за контакти со македонските иселеници во Торонто, особено корисни поради карактерот на мојата работа. Тие организираа и промоција на "Речникот на македонските говори во југоисточниот егејски дел" –* на 3–от том (29. јануари 2006 г.)*, промоција во која зедоа активно учество и професори од Универзитетот, односно од Факултетот за словенски студии во Торонто. Споменативе контакти беа продлабочени и во соработката со одговорните уредници на весниците "Македонија" ("Macedonia"), и "Македонски вести" ("Canadian – Macedonian News").*

Авторот

# Р

**раати́суве (сă)** impf 'се ослободува од некоја обврска' ~ *избра́ме тит'у́но, сă-раатиса́ме га́аре* [ПК,2(АЌ),97]; и: **рахатдисува (сă)** [BV,137].

**ра(х)атлија** adj 'тој што животот го поминува спокојно, "во раат" ' [BV,137].

**раатлắк** m 'спокојство, неангажираност' ~ *царут се почудил на јунаството на тирзијата и му дадел голем бакшиш. И от тамока седне, се врнали пак уф конакут и, дури да умрат, тамока ги ранил царут. И така тирзијата ду смрт си поминал на голем раатлăк* [ШК,V(434)]; ~ *о́н сѐ раатлắк си-са́ке* [ПК,2(Ал),97].

**раату́ве (сă)** impf – в. **раати́суве (сă)** ~ *а́рна у́ка си-фати́, ќи-си-сфắрше, ус-ле́сничко ќи-му-вắрве живо́то. И чи́с ќи се́-ј и па́рички ќи-си-и́ма. Е, ко́ј си-у́че, и ќи-си-раату́ве* [ПК,2(Гăр),152].

**рабаџијче** n 'тој што превезува стока со запрежна кола – арабаџија' ~ *теб ми те личе, сину, младу рабаџијче; [дробин синџир, сину на рамо* [МЕв(Р),101].

**рабет** m 'чест, почит' – називот рабет се среќава во описот на следниот обичај: на третата вечер од раѓањето на бебето се прави вечера, доаѓаат гости, бабицата го "залулува" новороденчето и при тоа го благословува: *да биде здрав, да биде касмитлија, сус леко да пурасне, ерген (или мома) да са чине, татко и мајка да зарадуве, уф село да са лаге* (неговото мислење да се уважува), *биз него ништо да не биве, сите на него да са питат* (да бараат совети), *поп да биде, ѓак да биде, книга да знаје, деца да изгледе, деца да ижене, гулема старост да дучеке, уф село* **рабет** *да му имат"*. Народот верува дека таа ноќ на детето му се одредува судбината (среќата). Околу полноќ се симнува Господ со анѓелите од една страна, ѓаволот од друга и се натегаат околу детето: чие е и кој треба да му ја одреди судбината (во говорот: **нафаката**). Ја одредуваат и Господ и ѓаволот, но онаа (нафаката) од ѓаволот може да има сила само до крштевката, зашто тогаш (во тој ден) низ детето *пуминуве крст* и новороденчето се одрекува од ѓаволот. Бабицата кога заминува ги изговара овие зборови: "*Јас ут тука – Госпу тука!*" (кога јас ќе заминам Господ нека ве чува) [ТГ,110].

**Рабеш** top. 'име на мало село на североисток од Драма'; според Ј. Иванов од старото (претпоставено) л. име *Рабьшь, односно од стсл. рабъ 'роб, слуга' [ЛИ,М...,180].

**рабнак** (храбнак) m 'столбот од прешлени на средина на грбот – 'рбет ' ...

**Рабо́товото Дере́** top. 'име на дол (суводолица), североисточно од Ловча (Драмско)'; според Ј. Иванов од исчезнатото л. име ***Работа,** а тоа од стсл. рабъ [ЛИ,М...,181].

**ра̣бо̣тли́в** adj 'opp. на **мрзлив**', в. **рабутна** ~ *мо́јо̣ д'а́до е-би́л плишка́т и но́гу прилега́т. Би́л-е ка̣врӑ́мс уф-кусме́то. Си́т ни гу-кажуват ка́ко̣ но́гу, но́гу ра̣бо̣тли́ф и вӑ́ртикӑ́шник* [ДЧ,158].

**ра́бута** f 1. 'дејност од која човек се издржува, односно заработува пари' ~ *ути́ди ж'ина́та у идно́ с'е́лу да брӑ́ка ра́бута* [MS,t,68]; ~ *и ути́ди на гурбе́т, фа́ти ра́бута на ца́рската кӑ́ш'та* [MS,t,19]; ~ *дур да трӑ́гна на ра́бута и до́јди пак ... епистра́тифи'ис* [MS,t,2]; ~ *с'е́днах два три́ м'ӑ́сници у Сулу́н на иди́н друк ма́стур за да ра́бут'а̣, ама́ ни има́ш'и ра́бута и така́ искула́сах* [MS,t,1]; ~ *д'ӑ́т'а̣нту фа́ти да сӑ ч'у́ди ка́к за ж'уо́ват биз ра́бута* [MS,t,84]; ~ *сӑ бӑ́ли три́ бра́т'а сирума́си, н'ӑ́сӑ им'ӑ́ли ра́бута* [MS,t,78]; 2. 'вршење на некоја активност' ~ *нӑ́ј та́с ра́бута ја и́мами сто́рину то́лку пӑ́нт'а у дума́* [MS,t,77]; ~ *сӑ ч'у́д'а̣ш'и на ш'о́ ра́бута да гу дад'е́* [MS,t,81]; ~ *за да казу́ват такфе́с ра́бути* [MS,s,95]; ~ *и ги уста́ви пак мо́миту да си гле́дат ра́бута́та* [MS,t,10]; ~ *как бити́саха ра́бути́т'а̣, брӑ́каха изи́н за да си до́јдат у Ела́да, ца́р'у ги ни пу́ш'таш'и* [MS,t,58]; 3. 'настан' ~ *Господ га фăрли от небету, га земаха трите карагроши и флезоха аф кăштата. Вечерта дојде татко му, му казаха и на негу, как биде работата, му показаха и карагрошите* [V,PM,38]; ~ *ни мо́ж'и за да ста́ни тас ра́бута!* [MS,t,55]; ~ *и заедноч отиде на тавлахана, виде, ча кон'у гу нема; виде, гăлăбите ги нема. Познал, ча Мајдон таа работа га има правена, и фати да рухте, да ахка, сакаши дури веки да пукни* [V,PM,75] – во контекстот ја среќаваме гл. конструкција од **има (нема) + гл. придавка** и тоа во првичната форма кога придавката се сложувала со именката на која се однесува: **таа работа га има правена**; 4. 'предмет, ствар' ~ *в сӑ́бутта на-ве́черта и ф-неде́л'а̣та на-за́стра̣та ги-ка́нат. Ќе-се-бе́ра̣т сва́тове да-ќе-зе́ва̣т што-ќе-зе́ва̣т рабо́ти за-мо́ма̣та* [ВЕв(Бар),300]; 5. изр.: **што ти влева тебе на работа** ? (= тоа тебе не те засега) ~ *му вели на Гăрците: "со здравје, мои сина! Дека сторихте ниет да појте?" И те му вел'ат на дјадото: "е море, старо харо, што ти влева тебе на работа, ниа дек за поими?"* [V,PM,179]; исто: **не ти влева у работа** ~ *и кату бех сос овците на полету, најдох един казан алтин, туку не ти влева у работа. Тога жената му отиде, каза на комшиите, да от малко по малко са причу* [V,PM,170]; **си гледа работа, легнува на брашно** (= се помирува со судбината и ги извршува обврските) – младоженците, независно дали

се сакале или не, штом ќе *им пумине венц прако глава* тие се зближуваат, *легнуват на брашно и си гледат работа* [ТГ,...]; **сӑ-зӑфа́не зӑ-рӑбо́та** (= се вклучи во некоја активност, се ангажира) [ВГ(Бог),275]; **со исто значење: сӑ-фа́тӑл нӑ-рӑбо́та** [ДК(Ран),106]; **дума́н не́-ј рӑбо́тта** (= во многу тешка ситуација сме) ~ *а-пӑ то́ сѐ та́м, де́ка гуво́рӑт, слу́ше и нӑ-же́нӑ-му нӑ-га́здӑта кӑжа́л: "Дӑ не́ сӑ-излӑ́јш дӑ-да́диш ут-кӑми́ла пӑстӑрма́, о́ти дума́н не́-ј рӑбо́тта* [ПД(Ник),170]; **псешка работа** (= кога некоја работа се одвива со особени тешкотии), пр. кога при ткаењето жиците се заплетуваат, се кинат, тогаш жената што ткае ќе рече: "*Псешка работа! Капа да ти падне да не са врниш да си а земиш. Седни па прапејви*" (кога жената кука, плаче, реди, пр. за мртовец се вика дека **прапејве)** [ТГ,364]; **ќо́де ќа з̣абе́ле рӑбо́тта** (= ќе среди некоја непријатна ситуација) [ПК,2(Гӑр),47]; **му-пурӑсна́ рӑбо́тта** (= се ситуира добро) ~ *кӑко́ф би́ше, Го́спо да тӑ-чу́ве,... а́ма му-пурӑсна́ р̣або́тта* [ПК,2(Гӑр),197]; **н'ӑ́-ј ра́бута та́с** (= не е разумно тоа да се прави) ~ *ја́с за ја згóр'ạ кӑ́ш'тата!" т'а му сӑ мо́ли: "'бре́ ми, мӑ́н'ц'и, н'ӑ́-ј ра́бута та́с"* [MS,t,11].

**рабутено*** adj 'завршено, сторено' ~ *на дедо Госпуд криво му падна* (се налути) *и тоги а праклӑна: "Уд сега и дејна и ноќа да работиш и ка ќи дуработиш па пуд мишка рабутенто да си гу земиш и да си одиш"* [ТГ,365].

**ра́бути*** impf 1. 'врши некаква работа, се труди' ~ *тузи́ за си рич'е́ деме́к дванáјси м'а́јнц'ạ да ра́бут'а за три́јси и́-два́та зӑ́мб'ạ ни́ ни фта́сува* [MS,t,41]; ~ *си ги ра́бут'ӑ́хми и ни́фкит'ạ* [MS,s,95]; ~ *гу ји пи́тал гул'а́мију дја́вул: "... ра́бута?" "и́ма ина́ ќупри́ја, ја ра́бутат ут дин'о́, јас на вич'еро́ ути́вам, ја ту́рнувам"* [MS-t,24]; – сп.: кај народот постои изрека: *кога не им са рабутило, сѐ пу един Св. Јуван кладеле... Свити Јуванушци има дуксан дукус* (99), *аку устане сите да ги држиме* (славиме) *јапти алах ишимизи* (= "го обравме бостанот" т.е. 'ќе настрадаме') [ТГ,26]; ~ *вчера сестра ми, земета, ми са е плакала и ми е думала: "Зашто Господ ма направил, кога не направил и л'уде да ма заселет и да ма работат?" Господ как чул и видел, че е требовито да се засели земата, повелил...* [V,PM,266]; 2. 'заработува за живеачка' ~ *не́ мо́жи не́кој да рабо́ти измиќа́р на две́ а́ги, о́ти или идно́то ки си милу́ва, и на дру́ѓут ки гу каскан-ди́са* [MV,K,264]; ~ *с'е́тн'ạ с'е́днах два три́ м'ӑ́сници у Сулу́н на иди́н друк ма́стур за да ра́бут'ạ* [MS,t,1]; ~ *ш'ист'ӑ́х м'ӑ́сници да ра́бути, дванáјси м'ӑ́сници да јид'е́* [MS,t,24]; ~ *"и́диш' у м'е́н'ạ да ра́бутиш'?"* [MS,t,81]; 3. 'има ангажман' ~ *ạфу́ ни на́јди ра́бута на су́ху, р'е́ч'и: "за по́да ... да ра́бут'ӑ на мо́ри!"* [MS,t,84]; ~ *си вил'а́т: "да по́јми на гурбе́т, бе́лки на́јдими ра́бута за да ра́бутими!"* [MS,t,47]; 4. 'јаде и се развива' ~ *чи́м пура́сне гуле́ма* (свилената буба) *гӑ-нӑре́дӑт на-гуле́ми о́дạ ре и га-ра́нат гуле́ми гра́нки. И о́на рӑбо́те ме́сц и-пу́л, зави́ве о́на. Зӑ-ме́сц и-пу́л пура́снуве и зави́ве* [ПК (Мор),215]; 5. – **(сӑ)** 'се

одгледува' ~ *по́сле се́ехме мисе́рка па́. Та́а ту́к и-ви́кăт чини́чка. Ни́а ви́кме мисе́рка. Ба́шчи и́мше, лузи́на и́мше, бу́ба глéхме. И тут'у́н по̣вќе се́ехме, но́го сă-рăбо́тше* [ВК(Шт),289] – во контекстот имаме употреба на номинативна (субјектна) заменска форма **таа** наместо долгата за прав предмет: **та́а ту́к и-ви́кăт** (м. 'неа'); 6. – **(сă)** 'се обработува' ~ **урăни́ца**-ј *ни́ва шо сă-рăбо́те, изо́рăна* [ПД,-(Ник),121]; 7. изр.: **му работи кăсметјут** (= има среќа, живее без тешкотии) ~ *едно време имаши две братка: на единојут му работиши кăсметјут и са чиниши неговата работа по-харна. Другиот беши без кăсмет* [V,PM,82]; ~ *му вели: "ах брате, да си чиними другари, ама мојот кăсмет кату не работи, как да чина?" "Ади да работими двата малку време", му вели "и сетника јазика ке да ти кажа как да чиниш, за да ти работи кăсметјут"* [V,PM,87]; **мојто и́ме пак да рабо́ти** (= и по смртта да се зборува добро за мене) ~ *татко му си разбол'а́ млогу и приближи́ да у́мри...викна́ детето покра́ј не́гу и му ве́ли: "а бре́ си́нку, гле́даш ли, ја́зе веки ки у́мрам,... сега́ ти порăчувам... сос ум да си врати́ш, зашто́ са́кам мо́јто и́ме пак да рабо́ти, да си по́мни мојта хубави́на"* [V,PM,7].

**рабутна** adj (m // f) **1.** 'тој (таа) што сака да работи, opp. на **мрзлив**' [MS,s,84]; – со формата за женски се покрива и машкиот род: еден од многуте примери што укажуваат дека категоријата род во овие говори не функционира редовно; 2. 'предмет, во случајот нива, врз која (не) се работело' ~ *лижа́шта ни́ва, шо́ не́-ј рạбо́тна но́го гуди́ни* – објаснувањето се однесува на зем. назив **цел'на** (ледина) [ПК-2(Мут),127] .

**рạбутни́к** m 1.'човек што се занимава со производствен труд' ~ *ко́ј ки-до́ нă-и́ста да́та ту́ка, ко́ј ки-печа́ле по́вике пăри́, мо́мăта ки-би́де нă-не́го, а́ко са́ке не́ка-ј кăвăџи́цки си́н, а́к са́ке не́ка-ј ца́рцки, а́к са́ке нӗка-ј не́куј рăбутни́к* [ПД,147]; ~ *му ве́ле... "Шо́ са́киш?" – "Ас, рăче́, а са́кум зла́тнăта мăши́на уф-мо́рто и читири́јсе вăго́на пра́зни ки-ми-да́јш, читири́јсе рăбутни́ка, читири́јсе лупа́ти и читири́јсе вре́јки"* [ПД,149]; 2. 'тој што не е мрзлив, што сака да работи' – некои родители на девојката поголемо внимание обраќаат на младичот, отколку на семејството од кое произлегува, зборувајќи: "*Нека биде вредин и рабутник, па ако е сиромав. Не ки устанат гладни. Кога чувек има здрави рăци и нози, може да искаре* (заработи) *и за душа и за гуша*" [ТГ,146].

**рăбутни́ца** f 'работлива' – в. **рабутни́к** 2. ~ *мо́јта сна́а-ј но́го рăбутни́ца* [ПК,2(Мут),98].

**ра́буш'** m 'дрвце на кое со црти се бележат сметки'; во Речникот на Малецки: **ра́буш'** 'мера' (= половина прст) ~ *си м'ăр'ạха пи́лкат'ạ, кутра́ји по́гул'а́ма, сăс идна́ прăнч'ка; на дирминџ'и́јата биш'и иди́н рабу́ш' (пулуви́н прăст) по́гул'а́ма* [MS,t,78]; кај Таневиќ: 'сметка' – на *Ѓурѓовдин* ги *лăчат* (одделуваат) овците, ги гледаат сметките: се пресметува и добивка и расход и од тој ден започнуваат со нови *рабуши* (сметки) [ТГ,377].

**рạва́н** m 'начин на трчање на коњ – со ситни, но чести стапки' – сп. извадок од сеќавањата за Војната 1913 г.: ~ *куту мра́ва уд-до́ло пучна́а*

*виpúга дă-úде нă-гópe, дă-стрéл'ат Бугáрто ут-тáм. Кăвăлéриа úмше тáм и зимáа дă-сă-стрăжýвăт, дă-сă-бúат знáче. Пă-тáтку-ми и брáт-ми ус-кóлта устăнáа нăsăди. Гăрцкăта кăвăлéриа и-стигнáла тáм. Тáтку-ми знáјше тýрцки. Знáјаа тóги. И зимáа. Имăхме адна ждрибúца, брáт-ми гă-ýчше тугáј ус ќустéци, дă-óде рăвáн. Ќустéци знáјш шó-ј? На-пóјсто клáват ќустéци, дă-мóже рăвáн д-óде. Ортăми – ќустéци* [ПК,2(Коц),351]; кај Саќов: **раавáн** (со исто значење).

**Равенја** top. 'име на село на североисток од Драма'; според Ј. Иванов од исчезнатото име ***равь** (= равнище) од кое е образувана придавката 'рамен', стсл. **равьнь** [ЈИ,М...,181].

**рáвна** adj (m // f, но: **рáвну** – n) 1. 'кога некое место е без длабнатини и нерамнини' ~ *јаргати јидат през равно поле; [пред јаргатето младо сајменче; [тамбура дрнка ем пјасна пјае: [мили кајурки са л'ато копăт* [Б(СДХ),17]; ~ *з'éвами прăнч'ки, карýл'ки, кóли и мутувúлуту и пр'éлуту сăс калáмиту и утúвами на инó утфóрину м'áсту, рáвну* [MS,t,6] – во врска со линеаризацијата прави впечаток дека атрибутот доаѓа по именката: **м'áсту рáвну**, што се третира како влијание од балканската јазична алијанса; 2. 'кога нешто е во права линија' ~ *т'éс ифтúм'увúт'ą глáвн'ą стáнаха млóгу рáвни дрăвé, стáнаха диб'éли, с'é за гр'éнди* [MS,t,44]; ~ *з'éвами лóзит'ą и т'é сă удбирáни пујнá, пујна, с'é рáвни лóзи* [MS,t,3]; ~ *Карафил'о миличко цвете најмило! [ки те пиша равната снăга на тефтер. – От ки ја пишиш што ки ме чиниш? [Татко ми има ѕивгар биволи; [билито дава мене не дава* [Б(С,ДХ),64]; ~ *как да го остава, как да го забрава; [бело лице има, книга напишана; [црни очи има, црни черешови; [равна снага има, равна тополова* [Б(С,ДХ),64]. Сп. **Равнá** – име на село во односнава регија.

**рáвну** adv 'исто, еднакво' ~ *на нузú вр'ăм'ą изл'áзи иднó млáду д'ăт'ą ш'ту на кув'éт'у ид'ąха рáвну сăс Крáл'у Мáрку* [MS,t,38].

**рагаван*** m 'дел од коњска опрема, водило' (?) ~ *сè кога идам, моме ле, сè болна лежиш; [сè болна лежиш, моме, болна на јумрејне; [па гајрет чиниш моме ле, простум станувааш, [моме ле, којна ми фаќаш, моме ле, за рагаванот, [пушка ми фаќаш, моме ле, за јуругуна* [БМ,142] – во придружниот контекст прави впечаток присуството на гл. именка од перфективен глагол: **болна на јумрејне** (место: 'на умирање'), што претставува специфичност за јужните, егејски говори.

**Рада*** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско ~ *Радо ле Радо јубава, [зашто си толко јубава? [дали си чула, разбрала, [от ќи тă тебе јустават* [ИГ,108]; ~ *дали знајиш бела Радо; [дали знајиш ил не знајиш; [оти сакум да-т уставум; [оти не си јубава; [куту првната гудина* [ТГ,349]; исто и во Серско (Демир-Хисарско): ~ *ел си нема сирак Иван; [нито мајка, нито татко; [л'у си има девет сестри; [девет сестри в девет града; [десета бјала Рада* [Б(С,ДХ),46]; ~ *вардј Радо, бела Радо; [бела Рада хоро води; [хоро води в двете рăки. [Невестите л'ул'ки прајат; [момчетата камен фрл'ат; [изахна се до бјал камен; [та удари бела Рада* [Б(С,ДХ),48].

**Радибош** top. 'име на исчезнато село на север од Драма'; според J. Иванов: "името е сврзано со старата словенска ономастика, со лично име *Радогост*", и го споредува со руското л. име *Радогощ* [ЈИ,М... ,181].

**радинка** f, dem. 'мала крпа' – **в. рида** 'крпа' [ЛС(К)94].

**Ра́дово** top. 'име на село во Струмичко, во кое живеат бегалци од Кукушко, со католичка вероисповест – таму вршевме анкетирање' ~ *утишли дă-тéрăт цăрква прă ри́мско владика. Он рéкăл: "Ќиви-дáм цăрква уф-Сóлăн, ак-бúјте кăтули́ци". Дéн динéска зă-тóо сă Рáдово кăтули́ци* [ПК,2(Крец),306].

**радо́син*** (и: **ра́дусин**) adj 1. 'кога некој е исполнет со весела расположба и радос' ~ *ка имáл Иван дéсат гуди́ни, а Ти́на сéдам, мáјка-им тéшко са-рáзбулéла и умрéла. И тăкá радóснјо живóт на-дéцата пу-смăрта на-мáјкáта гу-заминúл тéшкјо живóт на-сирáци* [ВД,276]; ~ *"ох, ох! кокона! От пустото јангин ме и страх, алаисе да донесам един мој сандăк да го клада тука на поднокăше!" И куконата пак ја пож'али, ја и рекла: "е, донесе го, клад го там при хамамјут, на малката удајушка" И бабата отиде радосна на ч'аршиата* [V,PM,164] – во контекстот среќаваме номинативна форма со значење на вокатив: **"ох, ох! кокона!"** ; ~ *чóику рăдóсен сигу-зéл гăрнито и трăгнáл нă-пăт зă-дóма. Ама пăту бил плăни́нцки и дилéку и пустáнăл. И нáшăл нă-пăту идну-стáп. Гу-зéл стáпу и гу-нáврăл нă-рăчкăта* [ДК(Рак)-,152]; ~ *Едно дава на царју и му вели: "на ти, царју, на тебека едно јајце и два имаш от долу, са чиниха три. И едно дава на дјатето... Ету и на меника три останаха" Тогас царјут вели на жената: "аферим!" И си отидоха радосни у дома* [V,PM,101]; ~ *и жéната сă уплаши́, и сă стрéсиши, ни́какфа сă чини́ла ут плáх...* (плашење, страв). *И óн а ричé на нéа: Кéрко, вéрата тфóа ти лекувá, оди си радóсна, и здрáва да бúдиш ут вá бóлка* [MV,K,325]; 2. 'нешто што радува, што носи радост' ~ *нéмум рáдусин дéн* (= имам несреден, односно несреќен живот) [ПК,2(Гăр),196].

**радо́сно** adv 'кога нешто станува со веселост и радост' ~ *Еди́н дéн Иван и Тина раши́ле да-са-гри́жат сáми за-сéбе. Га-напушчи́ле тáткувата кăшча и уддéле уф-шýмата. Кá-са-ј искачи́ле на-вăрхо на-ри́до, уф-далечинта гу-видéле грáдо и радóсно са-упати́ле према нéго* [ВД,276]; ~ *кýпи-си брáшно, кýпи-си сóл' и устáнăлите пáри ги-утнéсе дóма. Причéка-гу мáјка-му рáдусно, пи́та-гу: – штó излуви́ си́нко?* [ВК,281] – во текстот среќаваме гл. л-фор. со значење на гл. придавка: **устáнăлите** м. 'останатите'; ~ *и самовилата кату човек си чини, та отиде на неговата порта, фатила да вика радосно: "еј, господин Костандин, ади ела да појми, на едно место са собраха јунациту, те сакат да му свириш"* [V,PM,227].

**ра́дува (сă)*** impf 1. 'чувствува радост, веселба од некоја работа, односно настан' [MS,s,95]; ~ *ви вéл'ам: упулéјтисти, да видéјте ни́вите шо си пубилéа, сáка да си жни́јат ви́ки. И тó шо жни́и дáрот гу зéва... да си радýват зáјно и тó шо сéј, и тó шо жни́и* [MV,K,252]; ~ *извадéјти прăвната*

*приме́на, и убличе́јти гу, ... и а извадејти дана́кутране́тито, закла́јти гу, и ки си ја́дими и ки си раду́вами* [MV,K,281]; ~ *дојде́ Ис... да му застана́ уфстре́т, да ве́ли на ни́х: Ми́рба на ва́с. Ка́ му риче́, му са кажа́ ра́ците и на пле́шките. Са радува́ле ви́ки Уче́ниците ка видо́а на Стопа́нот* [MV,K,252] – пример за тоа како директниот предмет во овие говори е придружен со предлогот **на: му са кажа́ раците и на пле́шките;** сп.: – за големиот христијански празник *Вилигдин* жените носат во џебот по неколу црвени јајца и кога ќе сретнат дете на некоја своја пријателка или роднина, на улица пак му даваат јајце – *да са радуве* [ТГ,61]; и: **ра́два (сă)** ~ *ма́јкă-му му-тува́рва па́к ле́п, идно́, дру́го, дă-ја́дăт и си-о́де па́к при-приă-те́л'ут. И му-ве́ле: "Ка́ко пуми́на, бе приăте́ле?" – "Арно, му-ве́ле. Ма́јкă-ми сă-ра́два, идно́, дру́го..."* [ДК(Дур),150]; 2. 'се вклучува во веселба, се весели' ~ *отишел у дома му пожален и на мајка му ја вел'аши: "мале, мила мале, динеска излезох сос јунациту и јазе да си радувам на џумбушут но повики си пожалих, сиракот, зашто они си фал'аха, кој сос чифликите... кој сос парите"* [V,PM,196]; 3. 'контактите со некои личности го прават среќен' ~ *куумциата и бил'уџугате му ги чини, и ги зема от неколку дни сетни. Тогас дјатету скрихом ходиши околу две или три месици, сос куумциовата жена си радуваши* [V,PM,71]; 4. 'верникот пред да почне да пости ако јаде мрсно се вика дека *са радуве'* [ТГ,15]; освен од кај Тановиќ, т.е. од гевгелискиот говор, од други извори спомнатово значење не ни е познато; 5. односниов глагол **ра́дува (сă)** го среќаваме во описот на следново верување: ако при ткаењето работата се одвива неуспешно тогаш се верува дека оној на кого му е наменето платното многу *"са радува па за тоа не споре"* [ТГ,364]; сп. уште верување во сон: **уф сон ако плакје, - ки се радуве [ТГ,313].**

**ра́дува́ни** n 'психичка состојба на веселост, на радост' ~ *ка́ си дујде́ Ангел Господи́ноф кăд не́а, риче́: Ра́дуј-с природо́сна, Го́спот су те́б. Па о́на ка и виде́, си путрисе́ на во́а ла́ф, да сă чу́диши, ка́кфу во́а радува́ни ки би́ди* [MV,-K,315]; ~ *да как са чу́ла Елиса́вет на Мари́нина ра́дува́ни, му сагрaја́ло де́тито не́јно уф сắрцито, и са наблу́ди Ел... ут Сфе́ти Ду́х* [MV,K,301] – во контекстот интерес претставува употребата на лексемата **са наблу́ди** 'беше оплодена', што не ни е позната ниту од теренските истражувања, ниту од ексцерпираниот материјал.

**Радумир** 'м. лич. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,115].

**ра́дус** (и: **ра́дос**) f (m) 1. 'чувство на исполнетост, на весела расположба' ~ *и по́пут ут ра́дус ја пригăрна и т'а́ му вили́: "ми сă в'ắсаш', ц'а́л ве́ч'ăр на́ш'-и"* [MS,t,68]; ~ *и хо́жда с'ắ сăс с'е́ ра́дус, да си ве́зми ли́рата ... си ути́ди у дума́ ѕăс гул'а́м ра́дус* [MS,t,70]; ~ *си пустил'а́ха да пуч'и́нат и ба́бата сăс гул'а́ма ра́дус му сто́ри кафе́* [MS,t,84]; ~ *си хо́ж'да пра́в'а у дума́ ... и ж'ина́та-му гу загрắна и гу ба́кна сăс ра́дус гул'а́ма* [MS,t,86]; ~ *риче́ на не́гу Ангелот: Ни́м сă пла́ши, Заари́н, за́што тфо́јото мо́лба са чу́ на Го́спот, и тфо́јта же́на Елиса́ва ки си ро́ди де́ти на*

*те́бе... и ки би́ди на те́бе ра́дус голе́м* [MV,K,294]; ~ *па́к фа́т'ạха да игра́јат хо́ру ут гул'а́ма ра́дус* [MS,t,87]; 2. 'собрани луѓе кога се веселат, веселба' ~ *го́збăта но́го а́рно зăфăти́ла, а́ма ло́шо свăрши́ла, е́ве зăшчо́: тăма́н зăфăти́ла ра́дуста и тăма́н си-клăде́ла сини́јта зă-ру́чăк, по́пут гу-викна́л нă-па́нто де́те* [ВЕв(Кал),293]; 3. изр.: **ја не имаши от радост** (= кога некој ќе биде опфатен од претерана радост) ~ *от как царица са молила на Бога, не замина млогу времја и познала, ча остана трудна. И кату останала трудна, ја не имаши от радост. Али дошло времја за да роди* [V,PM,275] – во текстот имаме уште еден пример за присуството на адверсативниот сврзник **али** (м. 'ама'): *али дошло времја за да роди* ; **ра́дос са чини́ меѓу ни́х** (= се израдуваа) ~ *то́ј л'у отиде при море́ту, најде́ па́к о́нuj гимиџи́а, не́гоф побра́тим. Как са позна́ха та́му, зна́ите ко́лку ра́дос са-чини́ меѓу ни́х* [MS,t,67]; **ѓо́ ра́дус диме́к** (= божем се радува) ~ *кă-пурăсте́ла два́јсет гуди́ни чу́пăта не́ са́ка џăрно, сăка́ла бе́ло мắш. А кра́лут, ѓо́ ра́дус диме́к, е та́ка-ва́ка, та́ка-на́ка, не́ сă-мắже. И стури́ле нă-си́ла д-ă-мắжсăт* [ДК(Ран),130]; сп. пожелување: **кој не види таков радос, да види** (= сите да вкусат од среќата што ја носи новиот брак) ~ *зева акалеснарницата кумот, благославја и здрави: "добрја ми дојдохти, да са здрави и жјуви, да мо и чистито, от Бога ризик да имат!" Кој не види таков радос, да види* [V,PM,247]; сличен благослов од кумот има запишано и во Гевгелиско: **ваја радуст сите да ја дучекат**: *"Ка е арно Господ нека даде! Вија на миловалисте и дујделе да на канте да венчиме, Госпуд да ви даде длăг живот и кăсмет, арин век и на секоја педа пу ока бирикет. Ваја радуст сите да ја дучекат: који је жинил па да жене; а који е винчал па да венче"* [ТГ,160]; сп. уште една варијанта: *"Мисла аирлија да ни биде! Ново рудинство ду века да траје, и Госпут на сите ваја радуст да ја даде!"* [ТГ,163].

**Ра́дăва Че́шма** top. 'изведенка од лич. име **Ра́де**' ~ *ут-та́м ка́ ќи-зами́ниш нă-го́ре, то́о гу-ви́кихме Кăрџăли́а. То́о у́буво ме́сто би́ше, чини́чки се́јаа, бу́ста́не се́јаа, заста́ро не́ гу-би́више. И ут-та́м ќи-зами́ниш нă–го́ре и́мше една́* **Ра́дăва Че́шма** *му-ви́кихме, у́бuво ме́сто – бузалắк, сто́ка дạ-па́се. Са́а сѐ би́ло изо́рно* [ПК,2(Коц),349] – информаторот, бидејќи многу години живее во Струмичко го употребил струмичкиот назив, *чиничка* со значење 'пченка', наместо кукушкиот збор *мисирка*.

**ражале** pf 'почувствува сожалување' (спрема некого) ~ *затоа ного ти са мол'ам; [абер да му чиниш нека дојде; [нека дојде да на виде; [да на виде, да на исплаке; [на него са јоште надејме; [ти са мол'ам сѐ да му кажиш; [белки ки са ражале, белки; [ки дојде да на убиде* (посети) [ТГ,265–266].

**раж'ани́на** f 'слама од 'рж ' ('ржаница) ~ *за дунис'е́ на враш'и́луту раж'ани́на, за ја настил'е́ у враш'и́луту, за ја запа́ли раж'ани́ната да згури́ и да ста́ни пе́пил* [MS,t,66]; ~ *раш'та́ ја ч'у́ками на враш'и́луту сăс ко́пани и з'е́вами л'ắбут* (зрната) *и раж'ани́ната уста́нува на ни́вата* [MS,t,67]; в. **рăжан**.

**ра́ж'ба** f 1. 'пород' [MS,s,96]; 2. 'раѓање' – в. **раждани** ~ *един ден един л'акарин торбаџиа викаши на сокаќут: "л'ак кој сака за да роди?" И трите сестри гу дочуха и гу викнаха на дома та му вел'ат: "еј л'акарин, дај ни л'ак за ражба"* [V,PM,103].

**ра́ж'да** impf 1. в. **руди́** ~ *ца́рица́та н'ӑ́-ји ра́ж'дала; були́ка гул'а́ма ја има́ш'и* [MS,t,30]; ~ *уткра́ва ина́ ја́блӑка ут пара́диса и исл'а́ва на зим'а́та, прумина прис ца́рува́та кӑ́ш'та и ви́ка: "то́ ни ра́ж'да, јас и́мам л'ӑ́к да руди́!"* [MS,t,30]; ~ *има́ха ина́ куби́ла и т'а́ ни ра́ж'даш'и и т'а́ ги изја́ва* [MS,t,31]; ~ *едно́ врја́ме е́ди́н ца́р и́маши една́ цари́ца, сѐ мо́ми ро́диши... викна́ ба́бата и га ве́ли: "Ба́бо, а́ку ро́дја мо́ма на́ ца́рју да му ка́жиш дја́те роди́х, зашто́ мо́ини е разиде́н зарди́ мо́мите, што ра́ждам!"* [V,PM,111]; 2. – **(са)** ~ *на чурбаџ'и́јата му са ра́ж'да ина́ мумӯ́ш'ка, и́ди стр'ạд'ӑ́ но́ш' на́рич'ни́цата* [MS,t,14]; ~ *е́ди́н де́н момчето га ве́ли: "ма́ле, дали́ ја́зе бе́з та́тку си руди́х?" Тога́с ма́јка му му ве́ли: "о́х, си́нку, ко́ј си ра́жда бе́з та́тку? и ти́нака да си роди́ш без та́тку?"* [V,PM,154] – пример до која степен не функционираат опозициите меѓу кратките заменски форми за прав и неправ предмет: **момчето га ве́ли**: ... (место: 'ѝ вели' – за ова поопширно во граматичкиот дел); ~ *си ста́нуват ем куби́лата, е́м ца́рица́та дити́ни; и си ра́ж'да ца́рица́та идно́ д'ӑ́т'ạ и куби́лата идно́ ж'др'ӑ́пч'ạ* [MS,t,31]; ~ *и там ра́ж'дат уфц'ӑ́та и ко́зӑт'ạ ц'а́ла зи́ма* [MS,t,67]; 3. 'кога овошка, растение, нива дава плодови' ~ *уф-на́шạтạ а́вли(ј)ạ и́мạш ше́с ду́н'и сạс-гул'а́ми пло́дọви. Нạ-пре́днио де́л ọт-кӑ́штạтạ и́мạхм си идна́ лузни́цạ. Т'а́ạ се́дạм пӑ́ти уф гуди́нạтạ ра́ждạш* (?) [ДЧ,158]; ~ *тој хи рекал: "Какав баксис (дар) да ти дам за сиирја што ми устори?" Тја му рекла: "Шта ти родјӑ на дора едно даро, което шта ти ражда алтанјӑ (жалтици), ама да ни кажеш нито на женӑтӑ си, нито на друг н'акој"* [...] – во текстот има два случаи кога прво се дава турскиот збор, а потоа се објаснува со македонски: **баксис** *(дар)* и **алтанјӑ** *(жалтици)*, што несомнено претставува указание за силното влијание од турскиот јазик, коешто уште посилно се одразува во граматичката структура, пр. во нефункционирањето на категоријата род (за ова поопширно во граматичкиот дел); 4. ја регистриравме и новата континуација на прасл. *dj > **ѓ** (**раѓа**): ~ *тогӑј немало болници како вија сега, тогај дома раѓале жените. И коа бабӑта видела толку пари, зева идно кош, и бӑпнува дичијнӑта нӑтре, и-фӑрл'ува у-Вардӑр* [ВЕв(Кр),302]. Сп. уште: **руд'о́ва** [MS,s,98].

**раждани** n 'кога на свет се јавува нов организам – раѓање' ~ *едно врјаме имало три сестри, и трите били безчадни. Ката ден л'ак тераха да најдат за раждани и не можаха да најдат. Един ден един л'акарин торбаџиа викаши на сокаќут: "л'ак кој сака за да роди?"* [V,PM,103]; ~ *некое време, от като са земали вече, разговоруваеки се мӑж и жена, жената казала на мӑжот си, как некога, кога она била малка, на третиот вечер по ражданието и душел у дома им некој чуждинец* [ШГ,V-(402)]; и: **ружѓајне** – сп. опис на

чинот на раѓање во минатото: кога трудната жена ќе ја фатат *бол'ки*, ќе повикаат *баба* (бабица), присутните ќе го напуштат домот. Штом ќе дојде *бабата* ќе ја одврзе шамијата од главата, исто ќе ги одврзе и *прштилата* (врвките) од *ираму* (од скутникот) три пати ќе го допре крстот на породилката и ќе рече: *"Свита Бугуројца на помуш да ни биде"*, а и жените што и помагаат на *бабата* истото ќе го сторат, зборувајќи: *"Лек полуз – леко ружѓајне"* [ТГ,105].

**раж'д'áсува** impf 'кога некој железен предмет (пр. **нош'**) фаќа 'рѓа '; сп. **скур'áсува** [MS,s,97].

**ражен** m 1. 'тенко дрвце со врв на кое се набодува месо и така се пече' ~ *кату чу така, тој им вели: "ади виа гледајти си работата, онаја е моја гајл'а! Да видими, тој ке да ми погуби, или јазика ке да гу пека на ражен чивирме да гу изјадам"* [V,PM,73]; ~ *много планини сам шетал; [Пирин Планина највише. [Много сам мајки расплакал; [Јована мајка највише; [татко му му го натерав; [сина на ражајн да пече; Fмајка му му ја натерав; [печено месо да јаде* [БМ,55]; ~ *тогас Мајдон му вели на протудраку: "еј море, протударку де! Јазика от кога са мъчах да ти клам аф ръката ми! Јазе сам Мајдон, што сакаши да ми испечиш на ражен"* [V,PM,76]; 2. изр.: **нъ-ръжáн гу-пéче** (= многу го измачува, го малтретира) [ПК,2(Гър),186].

**р'áжи** impf 'сече' [ДЧ,103].

**ражиница** f 1. 'крупна слама' – сп. обичај во кој го запишавме споменатиот назив: навечер, на празникот **Прошка,** додека возрасните одат во посета и помладиот бара од постариот да му опрости за сторени грешки (: *"чико прости ми ако сум ти згришил, куту помалечук, куту ацамија и куту ка ни е адет"*), децата се собираат на некое повисоко место, тука носат по еден **нарамник ражиница** (крупна слама) и прават голема купа. Кога ќе се стемни сламата се запалува и децата играат околу купата, штом ќе прегори оганот скокаат преку жарта, а потоа се црнат и се веселат [ТГ,35]; 2. – снопјето ги врзуваат со *въжијна* – стебленца од 'рж, што претходно се топат со вода за да се врзува полесно; таа слама се вика **ражиница** [ТГ,336].

**разалúнка** f 'девојче што за празникот св. Лазар заедно со други девојчиња, во група одат по куќите и пеат лазаренски песни'; формата е добиена со метатеза од **лазарéнка** – последнава (форма) исто така е во употреба [MS,s,96].

**разбéга*** pf 'напушти некое место на брзина, побегна' ~ *кáк испаднáле скóро емéн разбигáле ут грóбут; да му бéши стрáх и чýдо голéм, и нé рéкле нúшто на нéкоа, óти му бéши нóго стрáх* [MV,K,255]; ~ *и они кату, кату отиваха на пътјут, земаха от един кон мухи и кладоха на мулитата, и, как фатиха мулитата да ритат, си разбегаха по гората* [V,PM,49]; ~ *уфчáро кóа гу видéл ус малéчкуто кýче, почнáл да са смée óти óн имáл нóго кучúн'а и тóа гулéми. И óни óдма му се нафрлúле на малéчкото кýче. Арно áма тóа бúло нóго л'ýто и сúте офчáрски кучúн'а са-разбигáле* [ВГ(Мир),273]; ~ *да му са видéле вúа лáфови катý насмијáчка вúи прикáзни, и не а вéруваа на нúн'и. Илим Пéтро станáл да си загнé дýри на грóбут.*

*Да ка́ си навиде́, а гле́да са́ванут шо бе́ши са́ми, да си разбига́, и си чу́диши* [MV,K,334]; ~ *дошло време Френци дошле; [напаунија Долга Маала; [ка дочуја пожарани; [разбигаја горе, доле; [горе, доле низ горатa; [като пилци распадени* [БМ,21].

**разбе́ре** pf 1. 'сознае нешто' ~ *се́га, пу-ни́ку гуди́на, си-до́шле и мъ̆j-ште, а́ма ни́куj не́-писа́л нă-ти́а мъ̆жи, нă–ти́а бра́ка. Си-до́шле, сă-рăзбра́ле шу-во́а бра́т-му... Та́ка и та́ка – му ре́кле – и ни́што не́ нăпрăви́ле нă-бра́т-му о́ти би́ле кри́ви* [BKaj(Рак),325]; ~ *ве́ли на не́го Ис...: Аку са́кам о́н да уста́ни дур да до́jдам, шо ти и? Ти́ е́ла пу ме́н... Во́а и Учени́кут шо кажу́ва за ви́и ла́фови, и шо писа́л ви́а; и разбра́хми шо са исти́на не́гуво кажува́ни* [MV,K,338]; 2. 'договори' ~ *и са: ста́рио му-ве́ле: "Ва́ри ва́:дăн на-цăри́цăта ти́ ка:ве́". "Ама, рăче́л, цăри́ца-j, та:-j же́на; а́j ус-ца́ро, рăче́, и о́н мъ̆ш и а́с па́ сă-пугуди́:ме, а́ми ус-же́ни, рăче́, ка́к ки-сă-рăзбе́рăме* [ПД,-145]; ~ *дуjде́ зе́т-ми, пạзариса́л дру́ѕи свúрки, ти́е пужаре́нцкте; – jа́с не́м-бăрка́jне* (работа) *сус-те́п, jа́с гу и́ам та́тку-ти, не́кă-до́jде та́тку-ти, дру́jќ пạза́р, ки-са-рạзбе́рне и шо́ ки-би́де, ки-би́де* [БМег(Цăр),206]; 3.'растумачи' ~ *"е, му-ре́клă та́ же́нта-му, о́ти ко иззвига́ ко́jнут и куби́лта ти са-нạсмиjа́, ко-приблиjа́ jа́гниту не́-гу-устăви́ ти дạ-гу-зạко́лиш та́ jа́гниту; са́кăм дạ-ми-ка́jш шо́ рạ збúриш уд-ва́ тăкво́?"* [БМег-(Збор),200] во контекстот има пример за нефукционалност на категоријата род: **дạ-гу-зạко́лиш та́ jа́гниту**; ~ *му ре́кạл на ни́х: шо ми па́лахти? Не зна́ити шо три-бу́ва да би́дам на Та́тко-м-ти ра-бо́ди?* (sic?). *И о́ни не си разбра́а ла́фот шо му кажа́ на ни́х* [MV,-K,308]; ~ *му-ре́кăл: "Зе́jни дă-та-пл'у́jнăм нạ-му́цкăта и ќи-рạзбе́-риш шо́ ла́фе дивути́jне, аjва́jне, о́фци, ко́зи, мăгạри́jна, шо́ збо́рăт они* [БМег(Збор),198] – во текстот имаме несоодветна употреба на предлогот **на**, наместо 'во' (кога упатува на внатрешност): **дă-та-пл'у́jнăм нạ-му́цкăта**. 4. 'сфати' ~ *разбери ти оти не ни оде напред* (немаме среќа), *кога кукошки биле не снесат, а камо уд друга работа аир (хасне) сакиш* [ТГ,401] – убав пример за употребата на перфективен глагол во презент: **кукошки биле не снесат**; ~ *ви́кум: "А-бе́, слу́ши, а́с нă-мо́жум д-о́м ду-до́ма, на́шта къ̆шта-j къ̆де адна́ гъ̆рчка учи́тăлка, ту́к шо-н-у́че. Нă-мъ̆рзе нă-на́с, ка́ ки-фле́зум а́с до́ма ки-чу́ăт ти́ă, ки-рăзбе́рăт"* [ПД(Ник),172] – во текстот има уште еден пример како директниот предмет е придружен со предлогот **на**, што се третира за влијание од ароманските говори: **адна́ гъ̆рчка учи́тăлка, нă-мъ̆рзе нă-на́с**; ~ *вечеро, не најдел ни вечера ни камен, а на женатa си га најдел заспана дăлбоко. Дигал га да стане да зготви вечера, та ни мрднувала, ни се разбудувала. Тога то, ка га видел на такăф хал, разбрал оти била пиена* [ШК,V(417)]; ~ *ка́-т-иска́рăт го́ре прă-ма́jк-ти дă-ка́jш: не́ зна́м, о́ти а́ку ка́jш "зна́м", ара́пино тạ-j-зе́де. Ти́ạ къ̆шти сạ-пра́вни сѐ ут-чуве́шки ко́ски. Де́тто рăзбра́ло* [ПК,2(Ним),268]; – во текстот, во две реченици се среќаваат примери со употреба на перфективен презент, што зборува за неговата фреквентност: **ка́-т-иска́рăт го́ре; ара́пино тạ-j-зе́де.**

**разбе́рин** adj 'осознаен, тој што се сообразува' ~ *ка́ не́-ј разбе́рин зăвиј-мо вра́то и ни́што по́виќе* – штом не сака да послуша биди груб, казни го [ПК,2(Гăр),165].

**разберуве** impf 'ја сфаќа смислата на кажаното' – споменатото значење на глаголот го разоткриваме во следниов обичај: – на денот кога бебето ќе биде крстено родителите даваат ручек и сите што седат на софрата благословуваат: *"Ајде, гулемо да пурасне, братче да си купе!"* (или сетричка) и т.н. Ако детето за тоа време молче се кажува: *"Гледиш ли гу, укубетут нијединг! Сѐ разберува, па види ка молче за пари!"* А, ако плаче, тогаш велат: *"Бре, бре, бре, ки се каже дека е! И оти бил јунак, па знајал да плаќе. Ох, ох! Грубутија нијадна!" – Укубет* и *грубутија* се кажува за *да не го фате уд очи; – да не гу уроче* (бебето) [ТГ,116].

**разби́ва** impf 1. 'руши' (пр. ограда, плет) [MS,s,96]; 2.'скршува' ~ *вили́: "ни́ту нуѕ'ăт'а и разби́ва, ни́ту куж'а́та изва́ж'да!"* [MS,t,78]; ~ *викат на траговциту...да метнат по-малко имани на морету, за да улѐкни корабјут. Тогас фатили траговциту да са карат меѓу них, кој да метни имануту, на сички му е било милно.Тогас момчету разбива един керпич от прет них* [V,PM,191]; 3. 'победува' ~ *орле бре орле, крилато пиле; [високо леташ, орле, далеко гледаш; [дали ги слушаш што пушки пукат; [што пушки пукат, орле, топови грмат; [дали Русија Плевен разбива* [БМ,60]; 4.'лупи ореви' [MS,s,96]; ~ *Иринѓјо́т има́ш'и о́брахч'а́нта, си ги разби́ваш'и сăс ч'акăнциту* [MS,t,50].

**разби́и*** pf, 1. в. **разби́ва 1.**; 2. в. **разби́ва 2.** ~ *и вили́ на сфа́т'ата на ста́рата: "ми трукули́ ко́н'ут, ми разби́ ку́рут"* [MS,t,78]; ~ *вили́: "бре́, к'е́ратата! и разби́ нуѕ'ăт'а на ж'ина́та!"* [MS,t,78]; ~ *лиши́цата хо́ж'да пукра́ј арасла́нут: "шо́ па́ти ту́ка, ца́риму?" арасла́нут вили́ на лиш'и́цата: "гу гл'е́ндаш' то́с ч'уфч'и́ја м'а разби нуѕ'ат'а!"* [MS,t,77]; ~ *оти́де на бахча́та, кату как му порăча та́тко му, да си обеси, фăрли вăжито на врăх дăрво́то, тури́ отдо́л еди́н ко́ш, си качи́ тој на ко́шот, тури јулме́кот на гăрлото му, гу пе́рна ко́шот да са обе́си. Си разби́ вăрхот от дăрво́то и тој не си ода́ви* [V,PM,7]; ~ *пак тој: "за разбиими сандиките". – "Хубае". Спроти отговорот н'амскио траговецот разби сандиките и двата. Та гленда, што да види: курш'ум и камини беха пăлни* [V,PM,178]; ~ *му удри́ у нуѕ'ăт'а пу-на дв'ă бра́два, му разби́ нуѕ'ăт'а* [MS,t,77]; 3. 'размати јајца' ~ *рăзби́ј ти́а ја́јцта* [ПК,2(Мут),99]; 4. 'кога крупна новчаница ќе се раситни' ~ *уфче́ра гă-разбијах илида́рката и дина́р не́ устана́* [ПК-(Гăр)]; 5. изр.: **ми сă рăзби сонот** (= се пробудив и не можев да заспијам) ~ *ја́с, тăка́, о́ти ле́то-ј се́га, нă мо́жум да чи́нум. Ѓо́нди не́ вăрве, са́атут си вăрве. Сно́шти, ка-м сă разби́ со́нут. Уф Со́лун но́го нă мо́жăх да спиăм тăка́* [ИГ,121]; ~ *сно́шти но́го до́цкăна дује́те, ни* **рăзби́те со́нут** [ПК,2(Крец),40].

**разбиен** adj **'скршен'** ~ *и оттам отиде на бунарот, да напуи кон'ут. В бунарот падна златнојут*

*папуц, нетри го оставила тамо, и пак отиде у дома на јасилот. Дојде и татко ѝ от хоруту сос разбиената нога, викајке: "ох кутро пепелашко, излези да ми видиш"* [V,PM,206]; во следнава демонстрација на адјективот **разбиен од кај Малецки** е нарушена категоријата род: **разбйјна кóкал** 'скршена коска' – со именката од м. род **кóкал** оди придавка од женски (род) **разбйјна** [MS,s,96]. В о долновардарските говори, ваквата нерегуларност во конгруенцијата е честа појава (за ова поопширно види во граматичкиот дел).

**Разбйјника** top. 'име на месност во реонот на Крчово (Валовишко)'; изведено, според Ј. Иванов, од дијалектизмот **разбијник** (= место в река каде што се разбива водата) [ЈИ,М...,181].

**разбйра** impf 1. 'сфаќа, правилно толкува' ~ *на вáс ви си дáл да знáите скрйшнити чýдби уф цариитйна Господйнова; да па дрýзите су прикáзни: сфéтут шо ки глéдат, да нé пузн'áват, и па шо слýшат да нé разбйрат* [MV,K,274]; ~ *чýнки нóгу л'ýди зафатйле да си кáжат мурафéтут зарди нáши рабóти разбрáни,... да си разбйраш и ти за вйи прикáзни шо си клáл ниéт бис кусýр* [MV,K,320]; 2. 'дознава, има сознание за нешто' [MS,s,96]; ~ *и óн ки одéл пóнáпри ут нéгу су Свéти Дýх... и неразбрáнити ки и чйни крóтки на прáвина, и сфéтут ки му чйни да бйдат азăр за Гóспот когá ки дóјди. И му ричé Заарйн на Ангил: Кáк мóжам да разбйрам за вó?* [MV,K,295]; ~ *мйна Нóмото нáш гу сăди на човéкот, áку нé а слýши нáпри ут нéго, и да разбйра шо да чйни? Гуворйа, и му си рéкле на нéго: Мйнан си тй ут Галилéа?* [MV,K,262]; 3. 'мисла од туѓ јазик ја преведува на свој' ~ *сăбáјл'то тйă избигáли нă-дóлу, уддé кăт-Смуларе, а пă-тйă тýка зăпнéли уф-кăштте тéрат јадéне, тéрăт пáри,нйă дă-јм кáжме áма нйшто гăрчки нé рăзбйрме* [ПК,2-(Мор),223]; ~ *тáа вóјската пурéкта, аднй заминáа за Кýкуш дерéк, нé зăпрée ду-рéкта, а па адйн клóн ф-нáшто сéло завăртéа. И ги пăрчикáме – кути дéца, áма óни нă-пйтат пу-бăлгăрцки, а нйă нéшто рăзбйрме* (информаторот сака да каже дека нешто разбрале, нешто не). *Они вйкат "Мумчé, мумчé!", нé рăзбйрме, нé-знáјме шó-ј "мумчé", ниа: "дéте, дéте"* [ПК,2(Мор),217]; 4. 'знае' ~ *му сă искажá Ис... самосéб на учениции ти нéгуви, ка станáл ут умрéш, и вéли на нéгу: Пáсај јáгнити мóј... ми милýваш? Си прижал'á Пéтро... да ричé на нéго: Афéндо, ти сăти знáиш, ти разбйраш шо ти милýвам* [MV,K,338] – во контекстот се присутни: една морфолошка и една синтаксичка посебност; прво да ја спомeнеме проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: **пáсај јáгнити мóј** – веќе рековме дека се работи за позајмен образец; како синтаксичка посебност: употреба на сврзникот **шо** како декларативен, наместо 'дека': **ти знáиш, ти разбйраш шо ти милýвам;** 5. – **(сă)** 'лажно се претставува дека нешто знае' (иронично) ~ *а-а, нóго сирăзбйре óн цáнăм, кýту мăгáре уд -вóјна музика* [ПК,2(Гăр),171]; 6. изр.: **сă-рăзбйрат ус иширéте** (= се договараат со знаци, без зборови) [ПК,2(Мут),54].

**рạзбирáчка** f 'согласност, разбирање' ~ *ус-кăсăвéте ми-пуминá живó-*

*то... ус-те́п не́ма ра̨збира́чка* [ПК-,2(Крец),122].

**ра̨збо́ј*** m 1.'домашна дрвена направа (прилично голема), се користи за ткаење' ~ *гу уд'ӑ̂нӑхми ут ни́тит'а̨, гу уд'ӑ̂нӑхми ут грибин'о́ и с'ӑ̂ за гу привръ̆з'е́ми на разбо́ју* [MS,t,7]; ~ *с'ӑ̂ на крусно́ту гу нави́хми, и́ш'ти да сӑ привръ̆з'е́ на разбо́ју* [MS,t,7]; во Воденско се јавува со повлечен акцент: **ра́јзбуј** ~ *кӑ наближи́л адну се́лу, зӑчу́л уд-ӑдна́ ку́јќӑ: шкри́п-шкри́п уд-не́куј ра́јзбуј. "Че́кӑј, си-риче́л де́ду Го́спут, дӑ-ви́дӑм ка́к тка́е та́ же́нта та́му" и влизе́л у-дво́рут нӑ-ку́јќӑтӑ* [ВВ,309]; исто и во Кајларско: ~ *де́уто не́јќе дӑ-гу-да́де, а́ма па́к нӑ-муже́ше дӑ-г-утка́же. –"Арно, ве́ле, зе́вај-гу!" Гу-зе́ва де́тито то́. То́ дӑ-ти-би́де дја́ул. Гу-зе́ва нӑ́тре у-ду́пкӑта. Пу́ле – ни́куј две́-три́ чу́пи ра́јзбуј тка́јӑт* [ДК(Ран),140]; во Солунско со значење на 'разбој' се слуша и **старо́лак** [MS,s,96]; 2. 'вид направа за стегање' ~ *Ту́ла фа́брика рӑбути́х, по́сле уф-та́а А рсӑна́ло. И ади́н чуве́к на-рӑзбо́јут ќо:-сте́гне курщу́мут, до:-иска́ре ги́лцто* (= кошулката на куршумот). *И гу-де́л'аа се́куј бӑру́т пубӑшка́. Тӑка́ рӑбо́таа уф-Со́фја, о́ни гу–рӑбо́таа* [ПК,2(Иц),284] – во истиот контекст има две посебности; прво беспредлошки додаток за место: **ту́ла фа́брика рӑбути́х,** што се третира за балканизам (место 'во тула фабрика...') и второ позајмен образец од тур. јазик: именка употребена како придавска определба *ту́ла фа́брика* ; 3. 'предниот дел на коњска запрега кога влече еден коњ' [ПК,2(Мут),-98]; 4. изр.: **на̨ то́ рӑзбо́ј не́мум пла́тно зӑ-тка́јне** (= работата што ја споменуваш мене не ме интересира) [ПК(Гӑр)].

**разбојник*** m 'дрзок човек што се тепа, што ограбува, што краде' ~ *зава́р'уват го та́м вечерта харамијте, разбојниците, заварват го там. "Е-ех – казва, – кој ни е зел парите!" И фат'ат, фкарват го вӑв стајата, направ'ат го на четири парча. Еј тӑј!* [ВДрам(Кал)-,334] – во контекстот имаме употреба на перфективен глагол во презент **'фати'** (**и фат'ат, фкарват го**), што не е обично во македонскиот стандард.

**разбо́ли (сă)*** pf 'го фати немоштина, престане да биде здрав' ~ *ни муж'а́ за да ја в'е́ни, сид'ӑ̂ ина́ фо́туграфи́ја и з'е́ и до́јди ду́ма́, сӑ разбул'а́* [MS,t,9]; ~ *там си разбул'а́х идна́ бо́лка сид'ӑ̂ ут ш'тинахо́р'а* [MS,t,2]; [MS,s,97]; ~ *А Марко си хи зборува: [– Имиро, кадӑн Имиро; [помниш ли, мори знаиш ли? [кога бех у вас ратајче; [та се бол'ӑн разбол'ах, та ти одица потерах;[...та ми подаде скрните* [Б(С,ДХ),32]; ~ *ца́рски си́н си разбол'а́, си́чки по́нуда му но́сат, не ја́ди. Мома́та ве́ли на ба́бата: "ма́јко, да́ му чи́нам и ја́зе една́ пи́та"* [V,PM,133-134]; ~ *а-бе́, де́цта сј-устӑви́а чуве́цте. Ја́ тка́, нӑ–мо́ж до:-но́се же́на, не́куј вујни́к гу зе́ме, гу-ту́р нӑ-ко́јно, не́кӑде а́к сӑ-на́: па́ ќ-ин-гу-да́:. Разбуле́л-се адна же́на, та́м, ду-на́с бли́зу. Ка́ пумина́ме Ште́мница нӑго́ре, гӑ-устӑви́ли де́к ле́же, не́м ни́куј крӑ́ј н'а́:, избига́ли* [ПК,2-(Мор),219] – во текстот прави впечаток несложувањето по род меѓу субјектот и предикатот (л-фор.) : **разбуле́л-се адна же́на**. Ваквите случаи не им биле познати на некои истражувачи (Ј. Иванов, Љ. Милетиќ, Зб. Голомб и др.) и дале несоодветни толкувања на об-

ратните примери: **он реклă(а;** за ова в. во граматичкиот дел; ~ *татко му си разбол'á млогу и приближú да ýмри. Кату позна́ са́м, ч'а ки у́мри, викна́ детето покра́ј не́гу и му ве́ли: "а бре́ си́нку, гле́даш ли, ја́зе веки ки у́мрам ... сега́ ти порắчувам... да си отво́риш о́чите, сос ум да си врати́ш"* [V,PM,7].

**ра̣збо́ре (сă)*** pf 'почна да се тепа' ~ *си́н-му нă-Птру́ш и та: Пе́на нă–Про́јче и о́на ут–кắде на́с, ут-кắде сва́тут Гро́зде ни́куј. Е, на́м, шо́, фа́јкăт, му уттигна́ле иднă-фо́ртума, а-уттигна́ле зă-дă-не́-вắрвăт. И та: Мăру́шка да́м у-та́: фо́ртумта, сă-рắскăрáле, сă-рăс-тắркăл'а́ле, сă-рăзбури́ле* [ВМег-(Цăр),320]; изместено значење на **'сă-боре'**.

**разбра́н** adj 1. 'тој што се однесува разумно' ~ *на то́а вре́ми, до́шẹл Јо́сиф ут Ар... у́мин, разбра́н, и он бе́ши иде́н шо че́каши царшти́ната Господи́нова* [MV,K,254]; ~ *ка́ не́-ј рằзбе́рин за́вuј-мо: вра́то и ни́што по́вике* [ПК,2(Гăр),165]; ~ *и на во́а саа́т си радува́л Ис... уф ду́шата, и ре́кẹл: Ти си пукају́вам, Та́тко, Стопа́н на не́бито и на зе́мн'а, шо си скри́л ви́а ут у́мни и разбра́ни, да искажа́л си ви́а на дети́штита* [MV,K,312]; 2. 'кога некоја работа е сфатена' (сп. **разбере** 'сфати') ~ *чу́нки но́гу л'у́ди зафати́ле да си ка́жат мурафе́тут зарди на́ши рабо́ти разбра́ни, кату́ ка́ ни и дава́ле на на́с ут кра́ј ти́и шо а виде́ле су о́чити* [MV,K,320].

**ра̣збу́глин*** adj 'несреден', сп. **бу́гла** (несреденост дома) ~ *ни́ă сме рạзбу́глини* [ПК,2(Ал),25].

**разбуд'е́н** adj 'кога некој е буден, т.е. не спие' ~ *ч'урбаџ'и́јата сă на́јди разбуд'е́н но́с са́т' и ја ч'у́ нари́ч'ни́цата* [MS,t,16]; ~ *и д'ắт'ạ то́ј би́ш'и разбуд'е́ну, му вили́ на н'е́гу: "по́т' ма́јч'ин-ти!"* [MS,t,17]; ~ *кату си легнаха двете моми – беха уморени от пăтју – заспаха; Половингăзју не спие, ги чува. Отиде ламјата да види, дали спат или са разбудени, и кога гледа, Половингăзју беши разбуден* [V,PM,103] ~ *и та́тку-ји разбу-д'е́н сă на́јди и ја ч'у́ на́рич'ни́цата* [MS,t,14].

**разбуди́*** pf 1.'на некого му го пре-кине сонот, направи некој да се крене од сон' ~ *и пурắнч'и на из-мика́рката: "сắ за заспи́ кири́јата, да ја ни разбуди́ш' , да ни по́ш' бли́з'ạ хи́ч'!"* [MS,t,13]; ~ *куга́ сạ-вắрнạ ка́зạ: "Уфци́т ги-н'а́мạ, врạта́тạ ọт-тạрло́то е-пạдна́нạ, мо́рạ да-сạ би́ли вắлци". Пọто́вạ гу-рạзбу́ди у́кọ Ди́нạ, тắргнạхạ да ги-ба́рạт уфци́т. С'а́куј ọти́д пу-дру́г пắт* [ДЧ,166]; ~ *та́с и л'е́гнала мума́та, хич' сă ни разбуди́* [MS,t,53]; ~ *па ве́ли на ни́х: Ла́зар на́шо прија́тил заспа́; ки дам да гу разбу́дам. Му ре́кле Учени́цити: Афе́ндо, а́ку заспа́, ки си разбу́ди* [MV,K,286]; ~ *и пурắнч'и на ж'и-на́та-му: "у́тр'ạ саба́лин да гу разбуди́ш' з'е́нт'у да по́ј на ко́зит'ạ!"* [MS,t,17]; ~ *гу ви́д'ạ ш'ту спи́; кајама́ти да гу разбу́ди* [MS,t,17]; ~ *ути́ва калита́тата дума́, му вили́ измика́рката: "икимџ'и́јата ми р'е́ч'и да ја ни разбу́дими, аку спи́ кири́јата"* [MS,t,13]; 2. – **(сă)** ~ *сăн посăнила млада Јанкулица; [в сăбота вечер според нидел'а: [тјахни дори в ода обтăнăли; [на сриде дора до две тополи. [Разбуди се млада Јанкулица; [та си порука*

*млади Јанкула* [Б(С,ДХ),36]; ~ *и тојнака един ден стана, отиде, отвори портата, влезе нетри, га најде, спијши, и заеднoч га закачи за косата. И тјанака си разбудила, са ѕаскаши млогу за да си откини от негу* [V,PM,52]; ~ *и р'éч'и тóј: "ут стрáха и јас сă разбудúх, гл'éдам сăн-ји б'áл тóс"* [MS,t,12]; ~ *И са-боéше, и са-б'éше момáта расжелáла, и зé да-зáплáче и зарóни дрéбни сăлзи. И пáдна аднá сăлза по-змúета на-óбраза, и змиéта са-разбодú и вúде чи-úде маглáта насáм* [ВДрам-(ГБ),328] – во контекстот имаме пример за нерегуларна употреба на прелогот **по** (м. 'на'): **пáдна аднá сăлза по-змúета на-óбраза.** Исто така треба да се истакне дека поради редукцијата и неинтензивниот изговор на ненагласените вокали доаѓа и до "обратна редукција" каков што е случајот: **са-разбодú** (м. 'са-разбудú'); 3. 'вознемири' ~ *шó гу-вăргáлиш тóо бýре, нéли глéјш кóлко трóпе, рăзбудú мáалта* [ПК,2(Грам),32].

**разбудуве (сă)*** impf 'се буди од сон, станува буден' – в. **разбýж'да** ~ *вечеро, кату си дошел и побăркал вечера, не најдел ни вечера ни камен, а на жената си га најдел заспана дăлбоко. Дигал га да стане да зготви вечера, а та ни мрднувала ни се разбудувала* [ШК,V-(417)]; ~ *и óн му-ă-трăгнýва скáлăта, а-фăрл'а пóнáка и си-óде. Тúа, кă-сă нăспáја, сă-рăзбýдувăт, сáкăт дă-сă-сфáл'ăт сéга. Пýл'ăт – скáла нéма* [ВКај(Ран),322]; ~ *станете браќа не спијте; [од сон се разбудувајте; [во борба да влегуваме; [за да ја ослободиме; [нашата Македонија* [БМ,87].

**разбýж'да** impf – в. **разбýди** ~ *и стáна сабáлин, гу разбýж'да и брáт-му и му вилú: "јас, брáти, идúн кăсмéт сăнóвах тóс в'éч'ер"* [MS,t,48]; ~ *да га одерити кожата, да га чинити мјах, да дојдити тука, да нацирками мојте офци, да га напăлними млеку. Кату спие он, колај не си разбужда, да му кладети на устата му мјахот* [V,PM,63] – на истата стр. (63), во фуснота среќаваме интересна множинска форма кај именка од ср. род (**крило**) со наставка **–и: варзала писмото на гăлăбни крили;** ваквата проширена употреба на споменатава наставка може да се толкува како позајмен образец (за ова в. во граматичкиот дел); ~ *сă разбýж'да мумáта, брăка ш'урбéт', да пúј, путúр'у прáзин… мумáта сă разбýж'да, гл'éда ш'андáниту м'ąн'éнти и ш'урбéт'у испúјна пáк* [MS,t,21].

**разбул'áва*** impf – в. **разболи (сă)*** ~ *н'áс нид'ắл'а ш'ту бракóват, сă разбул'áва кумбáрата* [MS,t,12]; ~ *идúну икимџ'úја му вилú: "бóлкит'ą ни кáцат, амá на нáм ни-н-дáва рăнка да рич'éми, ч'ą ни кáцат, заш'тó л'уд'éту н'éма и-сă разбул'áват и такá ни глáдни за устáними!"* [MS,t,42].

**разбути*** pf 'растури' ~ *А Коста, Коста, сирумах Коста; [Коста има девет мăшки внуци; [девет мăшки, мăшки малисори; [слушнале гу клети арамии; [арамии до триесет души; [четириjсет души кесиџии; [фанале гу Коста, врзале гу; [разбутаја самарите; [Коста ми се милно моли* [БД,168].

**разбăрка*** pf 1.'измеша, стави на исто место различни работи' ~ *царјут не га даде, л'у му вели: "40 кила житу, ичмен, чиница, рăж, мисир*

*ки ги турими на едни куп, ки ги разбăркaми аф една удаја нетри и ки ги закл'учам* [V,PM,97]; ~ *и тјáнака, кату чý такá от змéјут, земá двé кáдја, ги турú нéтри аф кăштата, тýри áф нúх по еднá кутúа сóл, турú и вóда, ги разбракá, млóгу са чинúха сăлзите, и, когá дóјдоха самовúлите, накýсиха* [V,PM,132]; ~ *тогај на онова лингер, што имали алтуните, прăстените,... пак от дивојката за кладат едно благо, и кăткaта, и една ширвета или чеврја за јунакот и един стребрјан прăстен, и ракиата, за ја разбăркат* [V,PM,245] – во текстот место замен-ката **ја** (*ја разбăркат*) треба да стои мн. форма 'ги', бидејќи глаголот 'разбăркат' се однесува на работите што биле во **лингерот** (садот); ~ *и пак царјут му га не даде момата, л'у му вели: "три ока пикмез, три ока мет, три ока катран ки гу разбăркам на едно и, аку можиш да разделиш пикмезу башка, медот башка, и катрано башка"* [V,PM,97]; 2. – **(се)** 'се случи нешто, се создаде немир' ~ *и на ониа дни си разбрăка на махалата около един јангин. Де да ја текни на бабата да оди на куконата, плачејке хем молејке, вели: "ох, ох! кокона! Јазăк си чини на мене, јаз ако фтесах, пак ти да ме простиш, ти са мол'а и клан'а!"* [V,PM,164]; 3. fig. 'кога општата состојба е напната, кога има воени судрувања' ~ *мáјка мирăспрáвише кá сă-запалúл óгино. И ут тáм, нáште жнијáли... áма тóги кá сă-рăзбăркáло... áјде чúко, нă-тáтку-ми брáт, туварúл кóлта, чинáли, сúте сил'áне бéгат. Сúте бéгат. Флизéли Гăрците, дéк најдéли кул'áли, типáли. У-нáшто кóј бúше устанáл ги збрáли, мóми, шо најдéли. И-збрáли уф-цăркăфта, а-зăпăлúли цăркăфта* [ПК,2(Гăр),321] – во текстот имаме сведоштво за суровоста на грчката солдатеска за време на Втората балканска војна 1913 г.; ~ *војската кату видела од дилеко, оти един јунак големо дрво влече ув рăцето и без да се уплаше, иде право врăз нихка, се уплашили и зели да бегат... и та* (војската), *кату се разбркала, зели да се бијат един на друг* [ШК,V(434)];

**разбăркин*** adj 1.'измешан, не во чист вид' ~ *ут-тáм утúдăх нă-русăлúцките грóбишта. Уф-Крéцăво нéма нáши, ни адúн, сáмо Гăрци и пумáци, тăкá рăзбăркини. Уф-Дрăгумúрци úма аднá Тáна Бăрбýтова, сéстра, áма нé гувóре пу-нáшо, сáмо пу-гăрчки, зăтóо нé сăкáх дă слýшум* [ПК,2(Крец),307]; ~ *тó-ј дибéл чаршáф, уд-вăлна и кóзина рăзбăркино* [ПК,2(Мут),92] – објаснување за називот **пукроф;** ~ *нóго сă–рăзбăркини тúа прéдништа* (преѓа), *сă-мăчум ди-ј нăгóдум* [ПК,2(Гăр),79]; ~ *јáдне, сăпрáве ус-урúс и фасýл', рăзбăркно, сă-пéче* [ПК,2(Рош),25] – станува збор за јадењето "**бубарник**"; 2. сп. **рăзбăркини дéца** = деца од различни родители [ПК,2(АЌ),99].

**развали (се)** pf 'се запали, почна да гори (оганот)' ~ *тогајн му веле нејнта миуна сестра: [– Аку сам си, братче, на кривина; [да запалиш воја силин огајн; [да пуддувне идин силен ветар; [да изгорам млада ем зилена. [Мори почна Павле огајн да ми вале; [ми го вали три дни ем три ноќи; [мори, тамам огајн мауце се развали; [ми зароси сиуна ситна роса* [БМ,99].

**разваре (са)** pf 'проработи, почна да функционира' – интересно објаснување за глаголот среќаваме во описот на следниот обичај: – на празникот Св. Варвара домаќинката ќе измеша и ќе свари заедно: пченица, јачмен, овез, пченка, просо, бело и црно (сирак), на што ќе додаде црвени пиперки и рано наутро ќе ги зарани кокошките. Ова *варено жито* им се дава за да им се *разварат* цревата за да неваат повеќе јајца [ТГ,78].

**разваре́н** adj 'кога нешто е приготвено за јадење' (пр. грав, ориз, месо) [MS,s,97].

**развесели** pf 'кога некој ќе се почувствува радостен, весел' ~ *рукна Петкана да пое, [Стојан хи били гоори: [– Петкано л'убе хубао! [Што ти срце развесели [та грукна л'убе да поеш, [лепа песна речовита, [оште л'убе гласовита* [Б(С,ДХ),14] – во контекстот го среќаваме лексичкиот архаизам: **лепа (песна),** што често се среќава во југозападните говори (Костурско, Леринско); во примерот што следува радоста се однесува на домашната "атмосфера": ~ *слуго ле слуго, невјасто; [запој ми слуго, попој ми; [развесели ми трпеза; [да ми је трпеза весела. [Слуга му вили гоори: – Царјо ле, царјо везирјо; [немој ма царјо, немој ма; [тешка ми бугла на глава* [Б(С,ДХ),30].

**развиде (са)** pf 'се раздени, самне' – глаголот го запишавме во еден парцијален опис на Солун: во далечно минато, "во турско време" градот Солун бил ограден со ѕид, имало неколку врати (порти) низ кои се влегувало (*Вардар-калиси, Ѓелемер-каписи, Једикуле-каписи),* наутро ги отворале кога ќе "**са развиде**", а ги затворале по заоѓањето на сонцето [ТГ,424] – во почетокот на 20. век македонското население во Солун учествувало со една третина (во однос на Грците и Турците).

**разви́и*** pf 1.'одвитка' ~ *гу пи́та: "заш'то́ ми ја ни нато́ч'и калӑч'ката?"... ути́ј на праматá-рину, му гу плáти кáбуту и си ути́ди думá, са разви́ ут плáтнуту и си умр'ӑ́* [MS,t,52] – прави впечаток редот на зборовите: глаголот и кратката заменска форма се одделени со негацијата: **ми ја ни нато́ч'и** м. 'не ми ја наточи'; ~ *о́ни ка̨ ста̨нáле са̨бáјле, гле́да̨т – не́ма мо́мичка. Де́ка ќа:-нáјдат? Едно вре́ме слу́шат ка-плáче во́нка, на̨-ко́ло на̨де́нна. Ка-виде́ле от-е́ј жи́ва, а ра̨звијáле, сáмо на̨-куре́мо мáлце би́ла суде́рӑна* [ВД,277]; – сп.: за време на свадбата во кујната е исто така голема брзаница. Се готви, се спрема и *ахчијата* со голема *бркал'ка* (голема лажица) во раката, се труди да биде сè убаво приготвено, зашто сите најмногу по него викаат ако гравот загори или ако сармата *се развије* [ТГ,168]; 2. 'му ги смени пелените на бебето' ~ *и на Фида си порӑча: ["Фидо л'у млада нивајсто; [да ни забајиш ручока; [ручока и пладнината" – "Стојане л'убе, Стојане; [как ни шичӑ ручок забавја; [– дор да издоја, издоја; [до девет крави младошни; [и да си дјате развија; [развија, Стојан повија* [БД,90]; ~ *издои Фида, подвари; [подвари Фида потквасн; [и си је дјате развила; [развила дјате, подвила* [БД,90]; 3.'развее (знаме)' ~ *áјдим вӑф среди́ни стáр војво́да стóје, [и на мо́мци ти́хо му гуво́ре: [еј ви́ја мо́мци, млáди Македо́нци, [áјдем пӑрва ве́чӑр Вáрдар ќи-преми́нме, [áјдем*

*вто́ра ве́чăр гевгели́јско по́ле,[а́јдем тре́та ве́чăр Ко́жуф ќи-нака́чме, [а́јдем дă-рăзви́јме кăрвавуто зна́ме* [ПК,2(Коџ),348]; ~ *сношти је Јанка јув село влегла; [јув село влегла, бајрак развила; [бајрак развила, пушка фрлила; [пушка фрлила, Турчин јудрила* [ТЃ,290]; 4. 'напупи дрво, шума, односно цвеќе' (пред да се појават лисјата) ~ *Питкано бела Вардарке; [рано ти цвеќе развило; [от не гу бериш да носиш? – Како да го берам да носам; [сношти сам било на свадба; [и мојто јаро там беше; [глава му беше у кланикот; [нози му бија у пепелта* [БМ,42]; ~ *џăвтило ми је развило; [сăто солунско ивоќе; [калине да је маслине; [набрал си китка смишана; [црвен грочавиц зилен здравиц* [БМ,33]; ~ *вила се гора, вила, развила; [само едно дрво не је развило; [под дрво лежи млад ранен јунак; [млад ранен јунак сăс девет рани* [БД,176]; ~ *дăмбе́ту разви́ха* [ПСт,ЗС,66] – во контекстот имаме пример со зачуван назализам: **дăмбе́ту**.

**развијве** impf – 1. в. **развии** 2. – односниов глагол го регистриравме во опис на ангажменот на мајката: сета грижа околу бебето паѓа на мајката. Таа пере пелени, таа *гу пувијве и развијве,* таа го учи да јаде, таа сè. И кога оди на работа в поле таа го носи и детето со себе, таму ќе му направи *сенка* (ладовина) [ТГ,117]; 2. в. **развии** 4. ~ *едно́* (само што) *Сечко зафатил да излеве, а времето малце се разгалило, тревата зафатила да расте и пăпки да са развијват, една баба што и бактисало уд зима, фатила азăр да се чинуве* (да се приготвува) *за да оде на планина* [ТГ,13].

**развика (сă)** pf 1. 'повика (некого)' ~ *а слу́ши шо пе́јат и и́грат; и му сă развика́ иде́н ут измиќа́рити, му пи́таши шо ки би́дат ви́а. Он му ре́кал на не́гу: Бра́т ти дујде́ тво́ј, и та́тко ти закла́ на ране́тито те́ли, заш'о гу виде́ здра́в* [MV,K,281] – во контекстот имаме директен предмет придружен со предлогот 'на': **закла́ на ране́тито те́ли**; оваа специфичност ја познаваат јужните и западните периферни говори; ~ *и тогас мајка ѝ поверувала, ча човек имаши на софрата, којто не оставиши на керка ѝ да јади сос рахат. И кату гу видеа нетри аф удајата, заедноч си равикаха за да дојдат нихни човеци да гу биат, да гу мăчат* [V,PM,35]; 2. 'почна гласно да вика, да се кара' ~ *ко́га ујде́ла ва́а же́на ду-кумиши́јте, викна́ла: "Стăри́це мури́!" Ко́га испăднáла кумиши́кта и ре́кла: "А мури́, шо́ во́а вре́ме си сă-рязвика́ла?"* [ВГ-(Пир),275]; ~ *ќи-т испăде, ќи-т сă-рăзви́ке кут нă-де́тинце* [ПК,2-(Гăр),154]; ~ *ко́а гу-пу́ле – то́. Гре́де. Чи́м гу-ви́ди то́, гу-се́тăл и угла́мникут... –"Ко́лку па́ри, са́кăш? На́, та́лку!" Не́, не́јќе де́уто дă-гу-да́де. –"Гууут!, му сă-рăзвика́ле л'ўѓăта. То́лку па́ри ти-да́ј чо́икут не́-ќи-му-гу-да́јш? Ајт, не́-ќ-у-да́јш?"* [ДК(Бош),141]; 3. 'расплаче' ~ – *"Ја шче та нјашчо попитам; [ти на мен прау да кажиш: като си бил харамија; [сја осем, девет години; [колку си деца заколил: [и колку мајки развикал?"* [БД,162].

**разви́кне (сă)*** pf – в. **разви́ка (сă)** 2. ~ *зашт'о са́кати да ме уте́пати? Му сă развикна́ле инса́нот, да ре́кле: Ло́шо сăрци и́маш; ко́ј са́ка да*

*ти утéна?* [MV,K,256]; ~ *му ра̋звикнá Ис... как и прикажýваши, и вéлиши: И на мéн ми знаи̯ти, и удéка сạм па ми знáи̯ти* [MV,K,-256]; ~ *ка́ гу видé на Ис... и си развикнá, му паднá на кулéната, и му са̌ пуклуни́ на нéгу, и су гулéм глáс ричé: шо и вá на мéн?* [MV,-K,275].

**развите (ка̌шта)** pf 'развие', fig.: 'создаде семејство, отвори куќа' ~ *две санца изгрејали на момкуви дори; [момкувата мајка, де ходи та пое: [– Бое* (< Боже) *мили, бое! [сина ки да енам* (< женам)*; [снаха ки да доведа; [ка̌шта ки развите* [Б(С,-ДХ),23].

**развитрејве (се)** impf 1. 'воздухот станува чист – се проветрува'; 2. fig. 'се ослободува од психичка оптеретеност' ~ на празникот *Ѓурѓевдин* добро е човекот малко да *се зал'уле* бидејќи така се *развитрејве и што има уф него лушутиjи* (лоши духови) – *ќи разбегат* [ТГ,70].

**рạзвлéче (са̌)*** pf 'кога некој изгледа неприбрано' ~ *али́с та̌па̌нáрин, ка́ са̌-ра̌стури́л, са̌-ра̌зва̌личéл, да тé-ј стра́м да̌-ка́ји óт тé-ј рудни́на* [ПК,2(152)].

**развр'а̋в'а (са̌)*** pf 'се зазборува' ~ *пујнó вр'а̋м'ạ три икимụ'и́ји са̌ развр'а̋в'ạха за бóлкит'ạ: "јóк ка́цат бóлкит'ạ ут иди́н ч'ув'а̋к за дрýк"* [MS,t,42].

**разврли*** pf 'разбушави, растури (коса)' ~ *сноши̇чи оттам поминав; [на двори стојаше; [запрегнала бјаше; [мили бјали ра̌ки; [като симитчијки; [разврлила бјаше; [мила руса коса* [Б(С,ДХ),61].

**рạзва̌рте (са̌)*** pf 1.'се придвижи во круг, на едно место' ~ *сéдни, нé куту ка̌ла̌јџи́а си-са̌-ра̌зва̌ртéл* [ПК,2(Га̌р),171]; ~ *му-ка̌жа́л та̌-ка́: "Ќ-óјш уф-Лóндун, та́м англи́скио кра́л и́ма дéте уф-кóжа за̌ви́но. Ти ќ-óдиш та́м, ки-са̌-ра̌зва̌ртиш укулпа̌ла́то ки-ви́киш: о, о, дóктор, о, о дóктор"* [ПД,147]; 2. изр.: **ак са̌-развртум на лево на десно** (= ако почнам да мавам на лево на десно) – ако во семејството има кавга и расправии, домаќинот ќе се закани, но не на еден туку на сите што се вмешани: *"Ако зимум некое дрво, да са развртум на лево на десно, не ки видите дека да фатите"* [ТГ,283].

**разгале (са)** pf 1.'кога некој си дозволува да биде непристоен, лигав' (особено се однесува на деца); 2. fig.: времето **се разгалило** 'кога во зимски период времето ќе се стопли', еве дел, илустрација од запис од Гевгелиско: *еднó* (само што) *Сечко зафатил да излеве, а времето малце се разгалило, тревата зафатила да расте и па̌пки да са развијват, една баба што и бактисало уд зима, фатила аза̌р да се чинуве* (да се приготвува) *за да оде на планина* [ТГ,13].

**ра́згиле** adv 'добро' (што е така) ~ *ра́згиле шо дуј̇дé та̌ ќи-сва̌рши̇ме ра̌бóта; ра́згиле бидé шó са̌-видéме* [ПК,2(Ал),97]; кај Саќов без редукција: **разгеле** 'точно на време' [СК,334].

**разгјад'éн** adj 'налутен, разгневен'; со исто значење: **разид'éн;** сп.: **са̌ јид'éм, са̌ тимóсувам** 'се нервирам, се лутам' [MS,s,97].

**разгла́са̌ве** impf 'соопштува нешто' ~ *сạ-настрви́ла една́ мéчка и сéкој дéн му земува́ла пу една́ óфца. И вóа чувéк разгла́са̌ве низ-нéговта окóли́ја да́ли ќạ-се-на́јде нéкуј да-а-уни́ште* [ВГ(Мир),273]; ~ *та̌ма́м ќо-пра̌дука́рạт на-паза̌рла̌ко óно ќи-рéче: "Еј, ут-тéп пó-ýча̌н*

*ним-зи́ми".* *А, на́ште тăргóф-ци сă-јсплаши́ли, не́ сме́е до-зи́ме ни́куј. Е, тăва́ уд-у́ста нă у́ста сă-рăзгла́суве, не́ли?* [ПК,2(Ним),271].

**разгл'е́да** pf 1. 'погледна нешто, некаде' ~ *разглидáјти áрно пили́ш-тити на не́бито, што ни́то се́-јат, ни́то жни́ат, ни́то бе́рат уф амбáрити, и Тáтко вáш уф не́бито и рáни* [MV,K,264]; ~ *кóј ки ни тракáли на нáс плóчата ут врáтата ут грóбут? Как и раз-глидáле, а гле́дат плóчата намис-те́на, óти бе́ши голе́м нóго* [MV,-K,255] – школски пример дека родот не функционира редовно: именката во ж., а атрибутот во м. род: **плóчата... бе́ши голе́м нóго;** 2. 'погледна нешто испитувачки' ~ *и сă би́ха субирáли ш'и́ч'кит'а арат-ли́ци окул грубó, ги разгл'е́да ш'и́ч'-ки кóн'у и гу пузнá нóс, ш'ту му дáди фармáјќ... гу фáта за инáта нóга сăс устáта и гу расч'е́кна два кумáт'а* [MS,t,61]; — сп.: утредента, по свадбената ноќ невестата и младоженецот стануваат рано. А на два саата пред зора и другите домашни се кренати. Гостите кои ноќта ја поминале со малку спиење овде, онде, се будат и со радозналост ги очекуваат младенците. Во *колибата* во која спиеле младенците (во гевгелискиот говор така ѝ викаат на една соба во која нема прозорец), влегува свекрвата со уште неколку жени, да го *разгледат невестинството* – капки крв на кошулата од невестата [ТГ,185] – се разбира дека ова е обичај според белешки од едно одминато време; 3. 'почна да гледа' (тој што бил слеп) ~ *и застанá Ис... да пувел'á да му нó-сат кри не́гу. Ка си наближи́ óн, му питá на не́гу, и му ве́ли: шо сáкаш да ти чи́нам? И-јóн ре́кал: Афендо да разгле́дам* [MV,K,280]; 4. – **(се)** ~ *татко, мајка и роднини; [сите мен ме испраќат; [само мојто верно либе; [покрај мене нема го. [Се разгледав горе-долу; [покрај нените порти; [таа на пенџере стојеше; [дробни солзи ронеше* [БМ,93]; ~ *ја покачај се горе високо; [горе високо на висок чардак: [та разгледај си нагоре, надолу; [Москов сă бие сăс пусти Турчин; [топове пукат, ѓулета капат* [Б(С,ДХ),86].

**рáзглоп** m 'место каде што се составуваат две коски, зглоб' [ПК-(2),8]; [ПД,113].

**разговоре (са)** pf 1. 'прозбори'; в. **рăзгувáра (се);** 2. 'се договори' – стројникот кажува *"Ви чинуваја клајне* (родителите на младичот), *и ако милувите, куту они ка милу-ват, вашата мома да а дајте на нијнут урген".* На тоа таткото на девојката што ја бараат ќе одговори: *"Е, ако е кăсмет! Да са раз-гуворме, да са питме и сакме, па ако е кăсмет ки биде. Тија са л'уѓе арни, што мана ки им најдиме. Дали сме нија поарни?!"* [ТГ,150],

**разговорува*** impf 'зборува' – в. **рăзгувара (се)** ~ *некое време, от като са земали вече, разговоруваеки се мăш и жена, жената казала на мăжот си, как некога, кога она била малка, на третиот вечер по раждането и душел у дома им некој чуждинец* [ШГ,V(402)].

**разгóл'и*** pf 1. 'направи некој да остане без облека' ~ *пустрид'á вич'ăрóт зл'áзух ут кóнизмáта ... ја разгóл'ах и ви́д'ах на прáвата би́ска три́ злáт'ана кóсим'а* [MS,-t,73]; – уште еден пример дека во југоисточните говори реално егзистира придавката **прав** со

значење 'десен'; се работи за архаизам со прекинати изоглоси; (сп. во северните словенски јазици: руски, полски); 2. – **(сă)** ~ *Ина́ сту́т' има́лу н'е́с в'е́ч'еро́ви – кла́т' си на умо́ – и то́с сă разго́ли, сă пука́ци наврắх к'ерами́дит'ạ и ва́са но́ш' та́м удго́р'ạ* [MS,t,54]; ~ *Шо́ си-ј рạзгули́ла ти́а бạлдắре?* (= Зошто не ти се покриени нозете? ; **бạлдắр** – горниот дел од ногата, бутот) [ПК,2(Ир),27]; ~ *Шо́ си сă-рăзгули́л, не́ ќ-о́јш на-ѓуре́ш?* (= натпревар во борење) [ПК,2(Крец),43].

**разго́л'ува** impf 1. в. **разгол'и**; 2. 'разгрнува' ~ *ја разго́л'ува, гл'е́нда на пра́вата би́ска три ко́сим'а зла́т'ạна* [MS,t,71]; за присуството на лексичкиот архаизам **прав** = десен в. во заглавната единица **разго́л'и**; 3. – **(сă)** ~ *и сă разго́л'ува и ка́зува три́т'а ко́сим'а* [MS,t,73].

**разгради*** pf 'разруши некоја градба' ~ *И стоеше и држеше; [и граде-ше до два града. [Де дојдохă два деверја; [разградих(ă) до два гра-да; [та си мене заведохă* [Б(С,-ДХ),22].

**разграни*** pf **'рашири'** ~ *премјани се, нареди са; [та јотиде сăс момите; [Да ја видја млада гидија; [на моми си јотгојвори; [– Тăзи ли је мома Фида, [мома Фида мојта главеница? [Рăки за нехи разгранаха; [напраиха ја млада нăвјаста* [БД,125].

**разгрлија** f 'просторот меѓу градите' – називот го запишавме во описот на чинот на "посинувањето": во минатото "посинувањето" на дете од страна на семејство што нема пород се вршело в црква: ако е детето мало од година-две жената што го усвојува ќе го провлече низ својата *разгрлија* (недра) зборувајќи: "*Днес син мој јеси, аз днес родих тја*" [ТГ,278].

**разда́ва*** impf 1.'дава нешто, поклонува' ~ *шчо са Пирин пол'ул'аваш; [пол'ул'аваш, разл'ул'аваш? [Сама Рада пуд Пирина; [Пирин крши, китки вие; [раздава ги пу момчета; [да са пукат тукашните; [тукашните гркомани* [БД,145]; ~ *ка му слуша́ Ис... такфо́ј ла́ф уф не́гу, му риче́: Ошти иде́н кусу́р и́маш: сắта сто́ка шо и́маш прода́ј си, и ра́здавај на сирома́сите, да ки на́јдиш сто́ка на не́бито* [MV,K,279]; 2. 'дава храна на присутните (пр. на гробишта) за душа на умрениот' ~ *рăзда́ве зă-ду́ша зă-у́мринте, то́о пă-ја́динто шо́-ј: чини́цта, ле́пче, гурби́ј, сă-ви́ке за́душа* [ПК,2(Гăр),-165]; ~ *му-ре́кăл: "Ки-ти-ка́м амă ки-у́мрăм". "Ка́жи, му-ре́клă, а́ку ки-у́мриш!". Му-ре́кăл: "На́ва-ри жи́- ту, на́меси ле́п, дạ-ми́-раз-да́виш ка́ ки-у́мрăм"* [БМег(Збор),-200]; ~ *мắртвин пра́вăт спурти Митро́в-дин, спурти зăпусте́јне зạ Бужи́ќ, спурти зạпусте́јне (вили́ко) и спурти Питро́вдин. Нạ гуле́мта (велика) сắбута но́сăт са́јне* (садови) *куту ка́ рạзда́вạт нạ умре́л* [ИГ,118] – во контекстот некогашниот партиципи (л–фор.): **умре́л** се јавува наместо придавката 'умрен'; 3. клетва: **да немиш чиница да ти са раздаве** (= семејството да ти осиромаши толку што да не можат жито и свеќи за гробишта да ти купат) [ТГ,320].

**разда́ди** pf – в. **раздава;** 1. 'поклони, даде' ~ *за идна́ нид'ắл'а ж'ина́та гу разда́ди брашно́ту на инса́нут и му вили́ на манџо́т-и: "бра́ш'ну н'е́ма, за по́да на удини́цата да ме́л'а!"* [MS,t,78]; ~ *на стрико си*

*јотгојвори: – "Карај стрико конето да фл'аза в гора зилена; [да набера зилен здравец; [да го раздадам по момите; [по момите, по другарки"* [БД,88]; ~ *óдимă сéга, пá крăј-сéлто си- íммă скривáлиште зạ-пýшките и вéлимă: нạ-фил'áн мéсту ќи-óјмă, ќи-ј-устáвмă пýшките нạ-мéсту и лéбут ќи–гу-рạздáјмă нạ-нạрóдут* [БМег(Волк),191]; ~ *тóј сúчку чýл и рăзбрáл, зéл аднá дибéла тујáга и нăбăхнáл здрáу женăта-си. И т'á вéке ништу ни-гу-питáла. Жúтуту дáл на-петăлạ и кукóшките, пăк фă-сýла рăздáл нạ-сирумáси* [ВДрам(ГБ),332]; 2. 'кога за "спас" на умрениот блиските ќе дадат на присутните јадење (било какво)' ~ *пинтелут отговори: "тојнака е будала, барлив, сака да кажи на жената му сăрцето му". Кату чу така и тојнака разбра, как беши работата. Земал една тојага: кату как га удри на жена му две на темето, га утепа... га зари и раздади задушут за жената му...;* ~ *двéте сéстри збóр чинúха, зá-душ да чúнат за тáткова му и зá мáјчина мy дýша, да úдат нá горáта да раздадáт и нáјмáлката, Ангелúну, тáм да га погубјáт* [V,PM,133] – во лич. име **Ангелú-ну** (< со редукција од 'Ангелúно') наместо специфичниот завршок за имињата од ж. род '-а' среќаваме '-о' карактеристичен за имињата од м. род, што јасно укажува дека опозицијата за род во долновардарските говори не функционира; ~ *чинúха зáдуш, гу земáха, и трúте сестри кинúсаа, отúдоха нá горáта, сéднаха тáмо, јáдоха, пúха, раздáдоха, земáха сúчко от тáмо, не оставúха нúшту, са вăр-нáха назáт* [V,PM,133]; сп. **рạздá-духа му дивнтúнă** [ПСт,ЗС,68] – деветтиот ден по смртта на умрениот блиските роднини го одбележуваат со одење на гробот и со давање на *задушница*.

**разд'ал** f 'кога двајца или повеќе луѓе заминуваат на различни страни – разделба' ~ *Левен Герги, левен, жјува раздјал; [като пристјагаш брзата кон'а да бјагаш; [левен, мене на кого млада оставјаш? [Оставјам та Калино, л'у Малино; [оставјам та на моја мајка и тоја* [БД,178].

**разд'áлница** f 'место каде што водите се делат во различни правци – вододелница' [ЛС(К),97].

**разд'алóва*** (и: **раздилýа**) impf – в. **раздéли** 1. ~ *измиќáрут па, и тó шо нé и алúз офчáр, шо нé и óфцити нéгови, а глéда на вăлкут шо си úди на óфцити, и а устáва óфците, да бéга, и вăлкут и раз-дилýа сăти óфци* [MV,K,299]; 2. – **(сă)** 'се оддели, тргна на друга страна'; со исто значење: **раступ'óва сă** [MS,s,97].

**рạздвóи (сă)*** pf 'се оддели' ~ *и ѓáвулут стăнáл, си-óде, заминáл нă-гóр пу-Цáрăфте Кýли. И нéка бáба стáра, брáла сăчки тáм. Нă-ѓáвулут му-вúке: "Дéк óдиш тú?" "Бáбо, ричéл, јáс сум ѓáвуло. Еди-кóј-си чувéк, мăш и жéна нóго ýбуво живéат, сạкáх дă-ги-рạскá-рум, вúке, дă-сă-рăздвóт* [ПК,2-(Коџ),348].

**раздéли*** pf 1. 'даде секому по еден дел (колку што му следува)' ~ *и тăкá сéтне гу-пруддéе тúạ кăми-лáре тóо мéсто, гу-зимáа нáши. Нé знáм зéр тáтко нéмиe пáри зимá пóмáлко, а дрýјсте зимáа пóвќе. Нă-чăтвăрýјца гу-рăздилúа* [ПК,2(Иџ),280]; ~ *видело една мрафка, един арслан и един орел кăдето се карат за една мăрша.*

*Тоги мрафката рекла:"Ајде, бре јуначе, ела да разделиш таја мăрша"* [ШК,V(440)]; ~ *риче́ помла́дјут на та́тко му: Та́тко, да́ј ми мо́јото де́л шо ми па́ги ут има́њото. И он му раздили́ на ни́х има́њото* [MV,K,281]; ~ *трăгнаа ца́рјувите четри л'уди, отидоха на сиромаховата нива, најдели крушата, по крушата и плочата; га подигнаа плочата, најдоа казану сос алтăните, ги разделиа* [V,P-M,32]; 2. 'оддели едно од друго' ~ *и ки си субе́рат сăто инса́н при не́гу, и ки и разде́ли на ни́х мигу ни́х, кату́ как и дилу́а уфча́рут на о́фцити ут ко́зити* [MV,K,282] – во контекстот е забележливо присуството на предлогот 'на' во состав на директниот предмет: **и дилу́а уфча́рут на о́фцити**; ~ *и пак царјут му га не даде момата, л'у му вели: "три ока пикмез, три ока мет, три ока катран ки гу разбăркам на едно и, аку можиш да разделиш пикмезу башка, медот башка, и катрано башка"* [V,P-M,97] – специфичност во линеаризацијата: глаголот и заменските форми (кратки) се разделени со негацијата: **му га не даде момата**; ~ *"да пукни пехер ми царју и пехера ми царица! От Бога да најдат, што ни разделиха от пăрво ми л'уби, та тјанака да гори за меника и јазе за неја! Исăхнејти дăрви, пукнејти камини"* [V,PM,91] – прави впечаток множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: **исăхнејти дăрви,** вакватa проширена употреба на споменатава наставка ја среќаваме и во други примери и напомнува на позајмен образец од турскиот јазик во кој исто така има една множинска наставка за сите именки; 3. – **(се)** ~ *"Е бре, дивојче јубаво; [седни де, да пуседиме; [гледи да се пугледиме; [јоти ки се разделиме; [далеко ки си падниме"* [...,99]; ~ *жали моме да жалиме; [ти за мене, јас за тебе; [није ке са разделиме; [ти надоле, јас нагоре; [јас ки идам млади војник* [БД,181] – прави впечаток определената придавска форма: **млади** (војник); ~ *с'е́тн'а за ви́дат ч'ą ста́на пл'ąва́та др'е́бна и зăрнуту сă раздили́ ут пл'а́вата, за пу́сни ко́ниту* [MS,t,86]; ~ *и така жената зема пăрстенот, поплакоха и двамината, и така си разделиха един на друг, и си отиде царут нататак* [V,PM,55] – во текстот имаме проширена, нерегуларна употреба на предлогот **на** наместо 'од': **и така си разделиха един на друг**; ~ *стр'ăтуха иди́н пампо́р'... прибли́ж'аха набу́н и два́та и сă раздили́ха пампо́рит'ą* [MS,t,86]; ~ *гувори́ Ис... да а риче́ на не́а: Ма́рта, Ма́рта, пича́лиш и си размăтиш о́мут за но́гу рабо́ти; иде́н са́л трибу́ва, или Мари́а и прибра́ а́рнуто де́л, шо не́ма да си разде́ли ут не́гу* [MV,K,292]; ~ *и сă ба́кнаха е́ш'ти идно́ш' и сă раздили́ха* [MS,t,84]; **4.** 'даде' ~ *е от петнајси година сетне и рекла на господарјут му, да му даде хакот, да си пои на дома му. И господарот му раздели еден куп стребрена дребни пари и три жилта флурини* [V,PM,161]; ~ *сна́ата се́куј де́н чу́ке мле́ко. Сѐ си-и́мме: си́ринце, у́рдичка, мăтą ни́чка. Уста́в-ее, сна́ата-ј но́го а́рна. Она, чуве́к не́ вăри́не, ади́н зăлук ле́п д-и́ма уд-до́ма, о́на ќо:-рăзде́ле, ќо:-да́а* [ПК,2(Иц),280]; 5. 'остави, напушти' ~ *от што са почуди царјут на неговата*

*хубавина, не сакаше да си раздели от таму, сакаши да гу земи на куна́ќут* [V,PM, 57] – во контекстот среќаваме проширена употреба на предлогот **на**, овој пат во замена на предлогот 'од': **са почуди царјут на неговата хубавина;** ~ *му вéли: "Еј Кулу́ф, не ѓлéдаш ли, ча угреá слӑнцето, да излéзиш от удајата, спроти пазарлӑкот, да си зéмиш петја стотúна алтӑните и да га раздéлиш женáта"* [V,PM, 11]; 6. 'си замина' ~ *тогас са вӑрна царјут, му и са моли на него, да му даде момата, да гу стори негов зент.Он нифтја, туку са прости сос царјут и сос сичките тамо, и си раздели* [V,PM,223]; ~ *раздјал'ај се момин родју; [тора вечир по вечерја; [куга л'уде вичерјат; [вичерјат и си лјагӑт; [и портине закл'учувăт* [БД,57]; 7. изр.: **си раздéл'ат лафóви** (= се карат, се напаѓаат) ~ *па дру́зи вéлеа: Мúна Хр..., ут Галилéа ки испáдни? Не вéл'ат кнúгити шо-ј ут Давúдоа рóда, и ут сéлото Ви... шо бéши Дáвид, ут тáму ки дóјди Хр...? Да фатúа да си раздéл'ат лафóви мúѓу них зáрди нéго* [MV,K,255]; **сӑс душа са раздјали** (= умре) ~ *Ој ти мају, мила мају; [и ми подај јогледало; [јогледало главенику; [да си видја бјало лико; [дали мјасам на мртовец; [уошче Руј не јодрече; [глава ми је приклонила; сӑс душа са раздјалила* [БД,73].

**разделен** adj 'тој што е сам, што не е со другите' ~ *фатила да вели: "варај, мале, мила мајко, јазе не сам мајсторка, што ми велиш, но сам твоја нај-милна керка кӑјматлијка, што ми ужени за царскиј син, та ету сега си чиних кату иѓупка, разделена от мајка и от татко, и от сичкиот свет на земјата"* [V,PM,196]; ~ *Дај ми бре Боже крилја соколови; [јазе да прелетам тоа Црно Море; [јазе да испадна пуста Америка; [јазе да го најдам мојто милно срце; [мојто милно срце дека-ј раздилено* [БМ,103]; ~ *тá-ј дӑска длӑга, рӑздéл'на-ј нӑпрӑгра́ди, уф сéка сӑ-туру́ве пу-áјн саму́н да-кúсне, сéтне сӑ-нóсе нӑфу́рӑнта* [ПК,2(Крец),94].

**разделница** f 'пакосна жена, што прави сплетки и ги "разделува" луѓето'~ *Стојанова мајка, жјува разделница: [жјува бездушница триш града јобишла; [мома да ми тера, мома на Стојана; [Стојан си хи вели: "Мају мила, мају: [не троши петали, не губи гоздјове; [ја си сӑм нашӑл, мома според мене". – "Нимој сину нехи, тја је сину, тја је; [на срце ленива, на јочи дрјамлива"* [БД,94] – во текстот е забележлив лексичкиот архаизам **гоздјове** (клинци), за која наоѓаме аналогија во српскиот јазик.

**разделу́а*** impf – в. **раздели 2.** ~ *и си наближúле на сéлото шо сакáле да хóдат, па óн си разделу́аши пóдалéку да си хóди. Да му паракинúсаа (гу кáниа на нéгу) и гу вéлеа: Сéди у нáс, ету замракнá и пуминá дéнут* [MV,K,334]; ~ *нéкуј шóпки вúкаа: "Зӑ-вáскá нáште мӑже ѓи-јстипáа. Уд-Гӑрцте бéгте, а вúа сте Гӑрци, јá нóјсто кá-ј дӑржите нӑ-стрáна, кá ѓвáјте нӑ-мӑгá:рто, кут Гӑрци". Тáткуве сӑ-кӑчúли и н-áдна стрáна ги-пуштúли нóјсто, а шóпте ги-рӑздéл'уват нóјсто. И óни, шóпто нӑ-тáткуве, нӑ–чúко, нӑ-дру́зи мӑже ус-кáмине ги-мáат óт ќ-óот зӑ-бра́шно. Тӑкá ни прáва шóпто у Мусибéј сéло, тáм ни-ј рӑсту́руваа óгинто* (огништата), *тинџирúнта ус-мáнџи, ус-кáмине* [ПК,2(Гӑр),325] – не секогаш, се разбира, но се случувало кај

месното население во Бугарија бегалците да бидат лошо примени на што укажува претходниот текст;

~ *измика́рут па, и то́ шо не́ и али́з офча́р, шо не́ и о́фцити не́гови, а гле́да на вӑ́лкут шо си и́ди на о́фцити, и а уста́ва о́фците, да бе́га, и вӑ́лкут и раздилу́а сӑти о́фци* [MV,K,299].

**раздига*** impf 1. 'крева, средува'; 2. сп. изр.: **раздига јадови** (= ме прави нервозен) ~ *Марије, тенко, високо; [немој ми врвиш низ двори; [ним ми раздигај јадови; [чунки са малце мојите; [а што да правум и сус твоји* [ТГ,99].

**раздјалӑ*** f 'разделба, мачна судбина' ~ *Стану убава, Стану гиздава; [не слушај Стану чузди лафови; [чузди лафови, жјува раздјалӑ; [мар ти си шетӑт да ни разделјат* [БД,132].

**Раздја́лени Пӑ̀те** top. 'ниви на раскрсница, на југоисток од Плевна, Драмско' [ЈИ,М...,181].

**Раздо́л** top. 'падини и ниви на југоисток од Лехово, Валовишко', изведено од **раз + дол;** исто како **раз-лог;** сп. стсл. **раздолъ, раздолıе, раздолиıе** 'долина' – цит. спрема Ј. Иванов [ЈИ,М...,181].

**раздри́ва** impf – в. **раздри́ј** ~ *гу ску́мнува вуди́луту и сӑ гра́мнува, ути́ва и ко́н'у на грубо́, сӑс нуѕ'ӑ̀т'ạ гу раздри́ва грубо́, гу зва́жда цар' Але́ксандрус ут вӑ́нк* [MS,t,61].

**раздри́ј*** pf 'раскопа' ~ *и му вили́: е́јас, бра́ти, иди́н кӑсме́т сӑно́вах то́с в'е́ч'ер, да ста́ними да раздри́јми зим'а́та ту́ка да гу изва́диминӣ* [MS,t,48].

**раздроби*** pf 1.'раздели нешто, го стори на делови' ~ *то пӑ му се зӑбурџил нӑ Сӑул и му гу прудал Пустолџјут му дел ут Сӑли-бегувут чифлиќ. Лани се делијӑ и Сӑли-бегувите синуве: Постул оше не чипнат; амӑ зӑ вирувајнӑ оти и негу ки гу рӑздробӑт* [МЕв(Р),83]; ~ *најгулемјут мал сӑјбијӑ ув Постул, гу имале не сӑл сӑт Постул, пу приказните на наште силјајне..., амӑ кој дилејне, кој мӑжејне керки, му-ј рӑздроби сӑти селӑ мигју них* [МЕв(Р),85]; 2. 'испокрши нешто' – гл. **раздроби** го констатиравме во описот на обичајот поврзан со погребниот ритуал: откако ќе го погребат мртовецот, присутните ќе се напијат ракија зборувајќи: *"Госпуд да гу просте, ного арин чувек бише!"*, а домаќинката ќе ја *раздроби* на парчиња *пугачата* што ја има месено и потоа прво на попот, а потоа на присутните ќе им даде жито, *сарлија* и делови од *раздробената пугача* [ТГ, 257].

**разе́ди (си)** pf 'многу се налути, се разнервира' ~ *ади кату вичѐрјаха, едно́ту де́те прӑдна́ на со́фрата. Тоа́ кади́ата си разе́ди и стана́ от софра́та, зема́ адно́ дрја́во, му дадѐ едно́ би́ини на чорбаџи́ата, што́то си собра́ха си́чките комши́и* [V,PM,26]; ~ *от тамунака отиде на владиката, му вели, ча му каза кадиата, да е владичка работа таја. И владиката си разеди и му рече: "Ами тинака, кога сакаши да си сӑндиш, требуваши по-напрет да дојдиш на меника!"* [V,PM,70]; ~ *протудрак стана заеднoч, кога гледа кон'ут си е врӑзан на јасӑлот. Си разеди каде кон'у и му вели: "куни си кон, да спиам сос рахат!"* [V,PM,74]; – именката 'јасли' во македонскиот стандард се јавува во pl.tt., овде, во контекстот е во еднина: **јасӑлот,** во други пунктови од истава југоисточна регија (во Кукушко) ја имаме констатирано и формата од ж. род: **јасла.**

**разжален*** adj 'натажен, загрижен' ~ *Росице, пуста Росице; [всекога јо вас да дојда; [все тă насметка намирам; все жална, све разжалена; [дăли та мајка карала; [ил тă са братја бедили* [БД,148]; и: **разжелен** ~ – *Јанице, пуста Јанице; [все куга у вас да дојда, [сè тă намирам Јанице; [радосна, сè засмеана. [Мăр сја сăм Јанице дошло; [сја тă сăм Јанице нашло; [сè жална, сè разжелена* [БД,183].

**разúгра*** pf 1. 'раздвижи' ~ *Мино мари, Минушо; [Мина оди за вода; [дели оџа по неи; [разигралу конишча; [растрошила стомните; [седна Мина дă плаче* [БД,156]; 2. – **(са)** ~ *това кату направили, зело лудото да сфире и на часо сички фного силно са разиграли; рăшницето на попо, копано на пападиката фанали силно да пл'ускат по грбовете им* [ШГ,V(421)]; ~ *Минушо; [гиди јагне галушо; [Мина иде за вода; [дели хожда по неја; [разигра си конето; [та му падна чалмата* [БД,126]; 3 'се разбранува (водата)' ~ *имáла пéт дерéци. На вúи лéжија нóго л'ýди бóлни, слéпи, крúви, сýи, фатéни, шо чéка вóдата кóга си разúграши* [MV-K,255].

**разизграва (се)*** impf – в. **разúгра (си)** ~ *то, нишчо не сакал друго, а си земал само едно сфиролче. После анѓелето го свалил* (м. 'свалили') *па доло на земјата. Тоа сос свиролчето толко убаво сфирил, шчо сичко около него се разигравало* [ШГ,V(420)]; ~ *целио ден сос сфиролчето си сфирил и козите цел ден ги разигравал, та останали гладни и никак млеко на попо не набирали* [ШГ,V(421)].

**разиден** adj 1. 'налутен' ~ *ету, кату чу протударку, заеднoч стана, отиде аф куриата разиден, от устата му кату река изл'аваши пјана, и от далеку ошти фати да вика: "кој си тинака бре, што сечеш дăрва на мојта куриа?"* [V,PM,77]; ~ *Тој му вили отгоори: – Вараj, вараj Дете Дукадинче; [раскрши са на л'ао, на десно. [Половина му от кон' паднă; [де е дочул Крали Марко; [разиди са, разл'ути са; [разл'ути са на Филип Маџара; [чи погуби Дете Дукадинче* [Б(С,ДХ),40]; ~ *зетјут изл'азе, сос млогу благодарение ги достријати и му тури на царјут стол да седни. Царјут на столот седна, ама млогу разиден. Тогас му вели зетјут на царјут: "дјадо царју, зашто си кату разиден та не ми врјавиш?"* [V,PM,115]; ~ *еднó врјáме éдúн цáр úмаши еднá цaрúца, сè мóми рóдиши... И дојдé врјáме да рóди, викнá бáбата и га вéли: "Бáбо, áку рóдја мóма нá цáрју да му кáжиш дјáте родúх, заштó мóшни е разидéн зардú мóмите, што рáждам!"* [V,PM,111] – посебност претставува употребата на перфективен глагол во имперфект: **сè мóми рóдиши** (место: 'раѓаше'); исто така се случува перфективни глаголи да сретнеме во презентски конструкции, што не се обични за нормативниот израз. За ова имаме пишувано нашироко во монографијата "Кукушкиот говор" (т. 1.); 2. 'потрошен, искршен' ~ *кајнáкọ б'áш ọбгрáдн сạс висóк ѕúт нạпрáвн ọт-бтóн. Он бúше висóк днó мéтрọ. Битóнọ бúш рạзéдн. Б'áш стáнạл сáмọ пạрчóци. Тугáва днó пáрч сạ ọдвóи и падна-ми вăрс нọгáтạ* [ДЧ,167].

**разидéние** n 'налутеност, раздразнетост' ~ *пáк тој му вéли: "не*

*бе́гам, бра́те, дур не́ ми даде́ш едно́ ја́гне!" Виде́, паравиде́ бра́т му, што́ ки чи́ни, му да́ва едно́ ја́гне сос мло́гу разиде́ние и му ве́ли: " на́ бре́ едно́ ја́гне та и́ди си на дја́вола!", И тој ни́кнува и му ве́ли:"ту́ри гу бра́те, ти са мо́л'а, на́ врӑ́х шиа́та ми"* [V,P-M,147].

**ра́зин*** adj 'разнообразен' ~ *де́цӑта ни́шту не́ рӑбо́тиа та́м, се́диа су-мо́мити, пра́ва сме́шки, пе́сни пе́иа, мо́мити ве́зиа та́му, а изгутву́вӑаниве́стӑта, та́м ша́лува, ра́зни прига́ча, прики́јӑта, чуре́пи пле́тиа и по́сле тре́ба жи́то, бӑлгу́р* [ВЕв(Кор),306]; ~ *Ра́тка си-влегла грӑди́нка, [се́кӑкфо цфе́ќе дӑ-бе́ре, [и разни китки да ките, [оф-оф, Ра́тко бре, [у́мир, зӑги́нӑм зӑ-те́бе* [ДК(Рак),159].

**разјадосан** adj 'налутен' – в. **разја́ж'да (сӑ)**, односно: **разиден** ~ *Лудото га занесел на мајка си на кӑто и дал фурката да преде и ошче ис-печел едно ејце и и го дал да еде, а мајка му ниту прело сакала ни-ту едене. Лудио син разјадосан на мајка му трче да каже и да вике баче му* [ШГ,V(419)] – во контек-стот е регистрирана една фонетска посебност раширена во кукушкиот, но и во соседните говори: измена (преглас) на **'а'** во **'е'** кога ќе се најде во постпозиција во однос на мека согласка (односно што неко-гаш била мека): **еде** < **јаде**.

**разјадуве*** impf'заболува'(?) – младите низ играта често пати ја иска-жуваат својата страст и потреба да бидат забележани, сп.: кога девојките ме *гледат как играјум, чак и зӑби ме разјадуват, и тоги ми са чинуве оти летум* – според искажувањата на еден младич од Гевгелиско [ТГ,88].

**разја́ж'да (сӑ)** impf 'се налутува' ~ *и сӑ разја́ж'да та́тку-и: "ско́ру да по́ш' при н'е́гу, да ми сӑ ма́хниш' ут кӑ́ш'тата"* [MS,t,84]; ~ *то-гас гнусниот му вели на царјут: "царју, јазика имам колај да најда чувекот, кој јади баклавата; л'у ти са мол'а немој си разјаждаш!"* [V,PM,60]; ~ *кату фати мајка ѝ да си разја́жда, зашто́ керка́ ѝ не са́каши да га ка́жи скри́шната лакардиа, тога́с ке́рка ѝ га ве́ли: "џанӑ́м, ми́ла ма́ле, сно́шти мӑ́-жот ми со́н засони́л ло́шу, ча, ка́к о́риши, дошла́ една́ какара́ска та на бе́лојут о́л му фл'а́зи от уста́та"* [V,PM,31] – во контек-стот имаме проширена употреба на предлогот **од** наместо 'низ': **на бе́лојут о́л му фл'а́зи от уста́та**; сп. фон. разновидност: **разгја́ж'да (сӑ)** – в. **разеди**.

**разкрӑ́ви*** pf 'раскрвави, разрани' ~ *на́ тре́тојут ве́чер ки и́ди на́ј-ма́лкиот, му ве́ли: "да ми чи́ните една́ топу́зка ду де́вет стоти́ни о́ки!" Му чини́ха топу́зката, и то́јнака га зема́, оти́де га чува́, га чува́. Дојде́ ла́мјата, една́ топу́зка га удри́, га разкрави́, не́ усле́кна, га тера́, га тера́, флезе́ а́ф една́ ду́пка* [V,PM,135].

**Ра́зкӑрс** top. 'место каде што се пре-секуваат патишта, раскрсница', на север од Хомондос, Серско [ЈИ,М...,181].

**разл'аве*** impf 'куче лае (на некого)' ~ *Прендите моми прендите; [да ожениме дребнушка! [- За кого ма-ју, за кого? [– За Агуптин кер-ко, за Агуптин; [– Ој мају мила, мајчинко; [мет ти са јали устата; [чеи са зурли, негови; [чеи тӑпане, негови; [кого разлават кучета; [пак него мају, пак негови* [БД,124].

**разла́де (сӑ)*** pf 'кога ќе опадне температурата (пр. на воздухот)' ~ *и плӑднува́ме то́о де́н уф-А*

*ле́ксуво,кăт та́а Су́ута Ре́ка, пут ти́ạ ја́вурто, па́мниш ли, зна́јш ли?* (му се обраќа на помалиот брат). *Ту́к ти би́ше по́-мạле́чук. Миси́а же́нте ле́п бес ква́с, присни́к, дă-сă-јспе́че, дă-ја́диме, не́ма шо́, де́ца мăле́чки. Кắде са́ато три́, ка́ сă-рăзлạди́ тăргна́ме* [ПК2(Пос),290];~ *де́к ќ-о́јш уф пу́кта-же́га ба́ш, че́ки не́к сă-рăзла́де ма́лчко бăр. Пу́кта же́га-ј уф-же́тва вре́ме, нă-пла́днина* [ПК,2(Грам),92]; ~ *а гле́да на Авраа́м ут дале́ко, и на Ла́зар уф пазу́вата не́гова. И о́н му викна́, да риче́: Та́тко Авраа́м, про́сти ми, и пу́шти на Ла́ар, да си нато́пи кра́нинто прắстин уф во́дата, да до́јди да ми си разла́ди изи́кот; о́ти си изгуре́х на во́ о́гин* [MVK,274] – проширена употреба на суфиксот '-ин' во збороформата *прắст* (+ *-ин*): **кра́нинто прắстин** (= последниот, малиот прст); присуство на суф. '-ин' забележивме и во придавката **гол–ин** (м. 'гол').

**разлат** adj 'позлатен' – спомнатава придавка ја среќаваме во описот на следниот церемонијал: на свадбата кумот носи *фруглица* (бајрак) – кумско обележје, десетина аршина (стара мерка за должина) *басма*, и шише со вино, а кумата носи: *разлат лингер* 'длабок сад полн со бонбони и *бубаќово* (памучно) семе'. *Путкумникут* носи *карта* (специјален сад) со вино [ТГ,175].

**разле́тни*** pf 'се придвижи со крилјата' ~ *Да изва́ди на ни́х на́двор ут Вита́ниа; и раскрạна́ рắции, да благосови́ на ни́х. Да тамо шо му благосо́виши на ни́х, си разлитна́ ут ни́х, и ле́таши кри не́бито* [MV,K,260].

**разли́уве*** impf 'кога вода (пр. река) излегува од своето корито' ~ *па́мнум, ка́к не́ па́мнум. Лузи́нта де́к ни би́а то́а сă-ви́кше* **Рăзли́вук, Рăзли́вците,** *ре́ка и́мше, и́мше мăле́чка ре́ка, не́ а зна́м, мăле́чка би́ше. Рăзли́вук сă-ви́кше, и́јше во́да та́мка, па разли́увише тăка́. И Рăзли́вук сă-ви́кше* [ПК,2(Коц),349];

~ *уходих си гора и пуле широко; [ја дур си слјазох доле пуд селото; [ја там си најда једна нова чешма; [ја на чешмата једна малка мома; [јода наливаше, јода разливаше* [БД,80].

**разлијан*** adj 'кога течноста ќе излезе надвор од својот простор, пр. реката е **разлијана** ако водата е излезена од коритото' ~ *истум на средин на рамнинта, шо, кăту шо ричема на три мистијнă или три турлиј имишта, сă наогјă "блатто"... во е "реката", шо се велјă ут блатту на долу (на кăд мојрјту) Кара-Азмак, разлијана на зимно време на и двата брега* [МЕв(Р),76].

**различин*** adj 'личен, посебен' ~ *та јотлупи* (отвори) *сандăците; [сандăците, мајчини си; [та искара баш примјана; [баш примјана, раз -личната; [различната, приличната* [БД,28].

**Разло́г** top. 'ниви во реонот на Лехово, Валовишко' (сп. **По-лог**) [ЈИ,-М...,181].

**разлоганцки*** adj 'нешто што се однесува, односно што е поврзано со Разлог'~ *мари Димко, моме Димко; [Димка бјали, бјало платно; [на рјакана киражијска; [керажијска, разлоганцка; [јоттам минат кераже; [на Димка си јотговарјат* [БД,116].

**разложенин*** m 'тој што потекнува од Разлог' ~ *Димчице ле малкај мома; [Димка бели бело платно; [на риката кирацијцка; [кирацијцка разложенска; [јоттам минат кирации; [кирации разложени* [БД,117].

**разлоше (са)** pf 'се изнемошти, се разболе' – сп.: седум дена по пораѓајот породилката ништо не работи, а тогаш бабицата за последен пат ќе ѝ ги испере алиштата и повеќе не доаѓа, освен ако нарочно ја повикаат, т.е. ако детето се *разлоше*. Најчестите болести што ја напаѓаат породилката се: *треска* (со температура), *глава и ум вртејне* (главоболка и несвестица) [ТГ,112].

**разл'улева (се)*** impf 'се придвижува со помош на лулка' ~ *не дуј мори ветре; [не дуј, не л'улеј ма; [аз се сама л'ул'ам; [сама разл'улевам* [БД,64]; ~ *шчо са Пирин пол'ул'аваш; [пол'ул'аваш, разл'ул'аваш? [Сама Рада пуд Пирина; [Пирин крши, китки вие; [раздава ги пу момчета; [да са пукат тукашните;[тукашните гркомани* [БД,145].

**разл'улен** adj 'раздвижен' ~ *на часо сички фного силно са разиграли; рӑшницето на попо, копано на пападиката фанали силно да пл'ускат по грбовете им; и кофчегут на гредата разл'улен силно паждине на земјата* [ШГ;V(421)].

**рạзл'ӳти (сӑ)*** pf – 1. в. **рạзл'ӳтуве (сӑ)** ~ *óн са исмáми заеднóч и му речé на цáрјут: "цáрју, јáзе снóшти бех на еднó мéсто; видéх еднá дивóјка, о-твóјта армáсница по-хáрна". Кату чý такá цáрјут, млóгу си разл'ути* [V,PM,10]; ~ *Тој му вили отгоори: – Вараj, вараj Дете Дукадинче; [раскрши са на л'ао, на десно. [Половина му от кон' паднă; [де е дочул Крали Марко; [разиди са, разл'ути са; [разл'ути са на Филип Маџара; [чи погуби Дете Дукадинче* [Б(С,ДХ),-41]; ~ *царúцата, от млóгу товáр, штó имáла, от пред цáрјут прӑднáла. Цáрјут кату чý прӑдúшат, си разл'утú млóгу и зáеднóч викнá нéгови чéтри човéци и му вéли: "да га зéмити... да га закáрати на нéкоја пýста зéмја"* [V,PM,154] – во текстот имаме уште еден пример како кратката дативна форма во еднина **му** се обопштила и станала општ признак за дативен предмет: **викнá ... чéтри човéци и му вéли** (м. 'им вели') – за ова поопширно во граматичкиот дел; ~ *кату са научиха граждáните нéгови и комшúите, са почýдиха, дéка да е добúл тóј на пет-шéс годúни толку стóка. Кату чý брáт му, кóлку бéши л'утéн на нéгу, óшти пóвики си разл'ути* [V,PM,16] – во случајот се среќава една синтаксичка (дијалектна) посебност: употреба на сврзникот **да** (во комбинација со 'дека') во интенсионално–декларативна реченица: **са почýдиха, дéка да е добúл тóј ... толку стóка**; 2. 'стане немирен' fig. ~ *и на едúн богáз нéтри фати лóш вéтӑр, морéту са разл'ути, тамо он фати да са мóли на Бóга за да гу куртулиса от óниј бед; три дéна и три ношта са мӑчаши аф онó богáз* [V,PM,14].

**разл'ӳтин*** adj – в. **рạзл'ӳтуве (сӑ)** ~ *сúте а глидáле, кӑ дујдéл рéт да а вúде и цӑрúцта, умрéна бидéќи, сӑ-нӑсмијáла рúӓбта. Сӑ нạл'утúла цӑрúцта. Оде нạ цáрут, рạзл'ӳтина, му кӑжýве: "Тóа чувéк, шо а дунсé рúӓбта, дạ гу вúкиш, дạ ти кáже, умрéна рúба зạшó дӑ сӑ нӑсмéе"* [ИГ,111] – во контекстот зборoформата **бидéќи** нема значење на причински сврзник, како што е во нормативниот израз, туку го зачувала старото прилошко-глаголско значење, сп.: **умрéна бидéќи, сӑ-нӑсмијáла рúӓбта;** истиот статус (бидéќи), го има и во друг пасус на наредната стр.: *и му кӑжýве:*

*"Ца́ро, ре́кăл, дạ ти ка́жум зашó сă насмија́ тáа рúăбта на цăрúцта умрéна бидéќи".*

**рạзл'ýтуве (сă)** impf 'се нервира, се лути' ~ *јáгăнто удгувóруве: "Цéл дéн пọ-сýј рúдишта сýј гăргăлéнќи сăм-тăркạл'увáл". Пóпо пá сă рạ зл'ýтуве и зúме си-утéпуве и дрýгọто дéте* [ВК(Пат),285].

**рạзмáкне (сă)*** pf 'се развлече, стане неуреден' ~ *шó–с сă-рạзмạкнáл тạкá, упáш се; тýр-сјаа кушýл'та уф-пạнтạлóнте, стéгни-се ус-кạúшо ил' пă ус-прăгáчо* (скутник) [ПК,2(121)].

**разм'ắсува** impf 'приготвува тесто со месење на брашно' [MS,s,97].

**разметен*** adj 'исчистен, изметен' ~ *седнăлă Злата, седнăлă Злата; [на разметено, на раскутано; [гирдан да нижи, миржан да плите; [оттам замина лудо та младо* [БД,125].

**размјата** impf 'фрла'; во случајот fig. израз: **размјата црни јочи** (= фрла поглед, погледнува) ~ *дека стои слăнце грјаи; [дека гледа злато точи; [дека врви бисер л'аи; [дека ходи вјатр дуи; [туриха му стол да сјадни; [столу стои, тој не сјада; [л'у размјата црни јочи; [ту до дома, ту до кон'а* [Б(С,ДХ)55].

**размạтéн*** adj 1. 'кога некоја течност е нечиста'; 2. 'нешто што не е во чист вид, размешан' – сп.: *сă-прáве ус-кóри шó-ј сýкат жéнте, сă-рéдăт кóрте, сéкаа кóра сă-пупрắске ус-сúрне, мáс и јáјца рăзмắтни* [ПК,2(Грам),22] – станува збор за тоа како се прави баница; 3. изр. **размạтéн уф сắрцито** (= неспокоен, со нејасна мисла) ~ *а нáщал на мéстото шо бéши писáно: Дýх Ѓосподúново наврạс мéне, шо ми мирусá су нéгу, ми пуштú да си радýвам на сиромáсити, да и лекýвам на тúи шо са размạтéни уф сắрцито* [MV,K,291].

**размạтýа (си)*** impf – в. **размăти** ~ *Пá óни си уплашúле, и стрáх му паднá нóго, си расчýдаа гиá глéдат фан...И ричé на нúх: шо си стрéсити такá, и зашто такá си размạтýати ýмишити уф сăрцити?* [MV,K,253].

**размева*** impf 'со метла чисти' ~ *врнала са бјала Нада от бан'а; [ја прид неја дванааст робчета; [робчета хи рамна пăтја размеват; [пăк по-нејă дванааст робинки; [робинки хи златни крила дигат* [Б(С,ДХ),30].

**размéни*** pf 1.'замени едно со друго' ~ *најдé тáмо четирúјси кубúли: еднá бéла, дрýга червéна, дрýга жắлта, дрýга цắрна – и четирúјсите вắрзани на рéт, и четирúјсе човéци ги чýваха. Тóјнака фатú кубúлите, ги разменú, ги вăрзá úнак, и на човéците му разменú калпáците* [V,PM,123]; споменатиот глагол го запишавме во описот на обичајот: "**размена** (на) **нишајне**" 'замена на бовчалаци при свршувачката меѓу родителите на девојката и на момчето' — дел од церемонијалот. *Армасот* (свршувачката) се организира спроти недела или в недела претпладне. Пред да тргнат *нишан да разменат* роднините од страна на момчето ќе се соберат дома кај младичот и оттаму тргнуваат. За *армасот* од страна на момчето се приготвуваат следниве работи: за девојката чифт кондури, чадор, чифт чорапи, китка *сус алтăн, колба, прстăн,* мирис, *пудер* и др.; на мајката на девојката: *шамија,* и ако има сестри или снаи на секоја по еден *каврак.* Сите овие работи се носат во куќата на девојката и се викаат

*нишан.* Некои семејства викаат и свештеник кој чита молитва бидејќи *армасот е пола винчанија.* Потоа доаѓа девојката и ги дарува гостите. Прво почнува со свештеникот, ќе му бакне рака и ќе го дарува со *риза;* потоа ги дарува и останатите. Штом ќе го прими подарокот секој од гостите ѝ дава пари на девојката (**праводија**). Штом сето тоа ќе се заврши таткото на девојката и таткото на момчето ќе се ракуваат и ќе ги разменат подароците [ТГ,151–152]; 2. – **(си)** 'стане поинаков'; 3. fig. 'расипе' ~ *им га ръ̆змині́ на папу́цто* (= ги расипа чевлите' [ПК,2(3)]; 4. изр.: **си размині́ обра́зут** (= му се скамени изразот) ~ *о́на ка́ утӣшила и кажа́ на Учені́цити шо си удира́ле и плака́ле, па о́ни ка а чу́ле о́ти жи́в и си виде́ ут не́а, не́ верува́ле. Да по́на́пъ̆кон си кажа́ на две́ мӣна шо удӣле пу пъ̆тут, ӣлим си размині́ обра́зут* [MV,K,333]; со исто значење: – **си размині́ лӣцот му** ~ *и му носӣл на нӣх на висо́ко планӣна са́ми. И си размині́ на нӣх лӣцот му, и си лъ̆скаши не́гоуто лӣц кату́ слъ̆нци, па ру́бити му сӑ чинӣле бе́ли кату́ сне́к* [MV,K,327] – во контекстот имаме употреба на кратката заменска форма за дативен предмет **му**, место акузативната множинска 'ги': **му носӣл на нӣх на висо́ко,** што потврдува дека остатоците од падежите кај заменките ја губат регуларноста; исто така има пример во кој е загрозена категоријата род: **висо́ко планӣна**.

**ра́змес** m 'приготвување на тесто, месење' ~ *нъ̆-адӣн ра́змес ме-ј ле́бо ва́адъ̆н, зъ̆-то́о не́-ј у́буф* [ПК,2(Гъ̆р),97].

**размириса** pf 'почна (силно) да мириса' ~ *црно сјаме посјаено; [зелено је поникнало; [сино са је расцвјатило; [манастир се размириса; [калугере чудом чудат;* [– *"Бре какво је това чудо; [манастир да замириса!"* [БД,68]; ~ *јот там минат двја дечинки; [двја дечинки сирачета; [та јоткъ̆снат сино цвјате; [јовили го златна китка; [јотнели го в манастира; [манастир са размириса* [БД,68].

**размите** pf 'исчисти некоја површина (пр. двор) со метла – измете' ~ *Стојан си вели гоори: [– Никола шуре, Никола; – Остави стадо поозад; [врви напреш да си кажеш; [на мое л'убо Калина; [да се примини, нариди; [и да си дори размите; [млади кехаја посрешне* [Б(С,ДХ),45].

**размӣни (си)*** pf 'се оддалечи, си замина' ~ *пу не́куј саа́т дујде́ ре́т, ки си замӣни у-та пъ̆т еде́н по́п пија́н; ка ѓу виде́ замина́. Кату́ на ва́, па ки замӣни иде́н Левӣтин, ка дујде́ да гу виде́, си размина́* [MV,K,277]; ~ *Учејтӣсте ут све́тицте уф урма́нут ка́к пура́стат, нӣто сӑ мъ̆чат, нӣто пре́дат. Ви ве́л'ам на ва́с о́ти нӣто Сол... су то́лко ца́ршитина шо има́л ут Бо́га си размині́ кату на тӣа иде́н* [MV,K,253].

**размисли*** pf 'се ангажира умствено' ~ *одил, одил, си уморил, легнал под едно дъ̆рво да си почине. Лежаштими са си размислил, рекал: "Един овчар, што не знае ништо, ки гу слушум!" Заспал и на сонут му дошло: мутлак* (секако) *да оде на селто* [V,PM,273].

**размота*** pf 'растури преѓа' – в. **ръ̆змотуве** ~ *А Коста, Коста, сирумах Коста; [Коста има девет мъ̆шки внуци; [девет мъ̆шки, мъ̆шки малисори; [съ̆с мъ̆шките жици размотале; [слушнале гу клети*

*арамии; [фанале гу Коста, врзале гу* [БД,168].

**размӑ́ти*** pf 1. 'кога ќе се размеша, пр. вода (или нешто друго), и стане нечиста' ~ *се́тне нӑ-ва́м, а-бре, а-бре, ча́к у Мукри́во дуjде́ме, Мо́крине, Мо́крине. Нӑjде́ме жи́-то, куба́ци мисѝрка. Не́ли та́м устӑви́ме, ту́к нӑjде́ме. И се́тне напӑлни́ме тӑва́нто мисѝрка. Дӑ-туга́j устӑна́ме живи. Не́ли адна́ во́да ка́-ќа-рӑзмӑ́тиш, ќи-с-из-би́стре о́на*; 2. изр.: **си размати́ ду́шата** (= чувствата, мислите ги направи да бидат нејасни) ~ *Ис... ка́к а виде́ на не́а шо пла́каши, и на Чифу́тити шо си дуjде́ле су не́а шо плака́ле и о́ни, си размати́ ду́шата, и си путрисе́ сна́гата му* [MV,K287]; со исто значење: **си размӑ́тиш о́мут** ~ *гувори́ Ис... да а риче́ на не́а: Ма́рта, Ма́рта, пича́лиш и си размӑ́тиш о́мут за но́гу рабо́ти; иде́н са́л трибу́ва* [MV,K,292] – во контекстот се забележува проширена употреба на имперфективниот суфикс **–ува**, кога се додава на несвршен глагол: **иде́н са́л трибу́ва** (м. 'треба'); споменатава специфичност ја имаат нотирано и претходните истражувачи на долновардарските говори (за ова в. во "Кукушкиот говор", т. 1.). Поради редукцијата гласовите **'о'** и **'у'** имаат блиска реализација оттаму често и се мешаат; во случајот имаме "обратна редукција" – замена на акцентираното **'у'** со **'о'**: **си размӑ́тиш о́мут.**

**ра́зно** adv 'поинаку, различно' ~ *и по́сле ќи-зе́вӑше ниве́стӑта дӑ-дӑру́ва пре́д дӑ-ӑ-сва́л'ӑт. Ќи-гу-дӑру́виpermit со́jут це́л, та́м нӑ-зе́тут, пу ра́зно. Ќи-зе́вӑше сфе́курут ќи-ӑ-сва́лше* [ВЕв(Ил),307].

**ра̣зно́се*** pf 'пренесе нешто од едно на друго место' ~ *ади́н чуве́к на̣-рӑзбо́jут ќо-сте́гне куршу́мут, до-иска́ре ги́лцто. И гу-де́л'аа се́куj бӑру́т пу-бӑшка́. Тӑка́ рӑбо́таа уф-Со́фjа, о́ни гу-рӑбо́таа. Ни́а̣ шо-би́ме мумури́j тӑкви́ ги рӑзно́сӑхме на̣-дру́го ме́сто* [ПК,2(Иц),284].

**ра̣зно́суве*** impf – в. **ра̣зно́се** ~ *и ка́ дуjде́ме уф-Ку́куш, виде́хме но́го вуj-ни́ци. Ра́нни но́сӑт сус-ко́ли. На̣ро́т бе́га на си́те стра́ни, кукуше́не, а Ку́куш о́ште не́ го́рше. Не́ би́ше до́jдӑна гӑрцкӑта вуjска́ уф-Ку́куш, о́ште фро́нт дӑ́ржат до́ло. Са́мо вуjни́ци ра́нни рӑзно́суват га́аре* [ПК,2(Пос),290].

**ра̣зо́но́да̣** f 'радосна, весела расположба' ~ *му-ви́ка̣: "а́с ди́н де́н' ќ-у́мра̣м, а́ма̣ ќ-ти-о̣ста́ва̣м ди́н а̣се́р". Ви́ка "Ка́жи та́те?" "Не́-ло́шо̣ да̣-с-про̣ше́тува̣ш, то́а̣- дна́ ра̣зо̣но́да̣, низ-ба̣и́ро̣". Има́л пу́шка, и-ка́- сло̣бо́дн, изл'а́ва̣л низ-ба̣и́ро̣* [ЛС(К)127].

**разпи́та*** pf 'распраша (да сознае нешто)' ~ *на́ онова́ саа́т проми́наши и ца́рјут от та́му со́с не́говите л'у́ди и ги виде́ они́а хизмиќа́ри, ка́к чини́ха кату безу́мни, и ги пи-та́: "а бре́ чове́ци, да ви пи́там и разпи́там, на́ ко́го сти ви́а хизми-ќа́ри?"* [V,PM,114]; ~ *и го не питат, ниту распитват;[но си грабнаха хубава Јана; [та ја качиха на брза кон'а; [одведоха ја три дни далеко* [Б(С,ДХ),51] – во врска со линеаризацијата забележливо е дека глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: **и го не питат**; освен тоа имаме специфичен начин на мерење на растојение со временска отсечка: **одведоха ја три дни далеко;** ~ *другиот рече: "и бојут му е кус".*

*Третојут и рекла: "и ногата му е крива". Оттамо трӑгнаха да го брӑкат, шетаха по тука по тамо, питаха, распитаха по сичка околиа* [V,PM,181] – несогласување по род меѓу субјектот и предикатот (л–формата): **третојут и рекла;** ~ *оти́де да зе́ми му́линтата да това́ри. И кога́ гле́да, едно́ му́ле ли́пса: остана́ли три́јси и де́вет му́линта. Тога́с оти́де на ме́чкини ду́пки, разпи́та, која́ ме́чка изја́ди му́линту, и она́ја ме́чка га фати́ и га вӑрза́, га тури сама́р на гӑрбо* [V,PM,107] – неправилна употреба на заменките: во функција на дативна се јавува акузативна форма ('**га**' место 'ѝ'): **га тури сама́р на гӑрбо** ('га'< ја, со аналогија на 'го').

**Разпӑти** top. 'стар пат од Височен за Драма', според Ј. Иванов: од исчезнатото име *разпӑти,* во стсл. со значење: 'широк пат, улица' [ЈИ,М...181].

**разрии*** pf 'раскопа малку' ~ *дека седјаха, единојут речи: "мили побратими, тука, што седими ниа, удол има един казан алтуни". Второјут рече: "казанот има и капак, на казанот. Ајди да ги разриими". А разрӑха, а најдоха алтуниту един казан* [V,PM,181].

**разрани** pf 'отвори рана' ~ *излекувала му је седемдесет рани; [седемдесет рани – девет куршумлије; [ни хи рука мају, ни ја има сестра; [јам ја има жена, та му ги разрани; [седемдесет рани – девет куршумлије; [и си го остави фӑф срјада горӑта* [БД,81].

**разридечка*** f 'некомпактност' ~ *уд друга страна, ер кӑд да са наогја чувек уф полјто, или па от полјто, Постол ти се пулја кату град и зарди разридечката на ридут можа да се вида и ут далеки мистијна и билјам дури ут планијнте* [МЕв(Р),71].

**разри́ка*** pf 'кога магарето ќе испушти глас' ~ *излéгӑл оџӑта и муре́кӑл де́ка мӑга́рто не́ е до́ма. А дуде́ка о́ни мӑбити́ле мӑга́рто сӑрӑзрика́ло уд-а́ру и кумшиӑта муре́кӑл нӑ-оџӑта: "Ето, оџа мӑга́рито е дома" – "А бре́, кумшиа! Ти́ шо́ чо́ек ќи-би́диш? Нӑ-мӑга́рито му-ве́рвӑш а ме́не – не́!"* [ДК(Деб),155].

**разсади*** pf 'кога растение, заедно со корењата ќе се стави в земја, ќе се засади' ~ *Иван ми чешма заградил; [окол чешмата разсадил; [сијно, зелено, алено; [највеки бело, червено* (цвеќе) [БД,14].

**разсони** pf 'пробуди (некого)' ~ *Свӑти Ѓорги хи рӑкал: "Ми сӑ, јаз ќу кортолису тојӑ момӑ: ти иди дома си..."; ӑвдовицата си утишла, пак момата останала там и поскала Свӑти Ѓорги. Тој хи нарачал: "Ако заспјӑ ӑз, и ламјӑта додӑ, да ма разсониш да јӑ убијӑ!"* [V,PM,288]; ~ *като го тӑ поскала, заспал тој, пак ламјӑта зӑла страшно да јачи и да излӑзӑ от морӑто. Момата от страх заборила да разсони Свӑти Ѓорги и зафатила тӑзно да плача и да вика* [V,PM,288].

**ра́зум** m 1. 'умна способност' ~ *па́ он гувори́ да риче́: Да си милу́ваш Стопа́нут на Го́спот тфо́ј, су се́ сӑрцито, и су се́ ду́ша ти, и су сӑто стра́шното, и су се́ ра́зумут тфо́ј* [MV,K,276]; ~ *тога́с господа́рот му вели́: "Што́ про́сиш бре́ барли́в? Дали́ рӑци или но́ѕи не́маш да рабо́тиш?" Тога́с и то́јнака му ве́ли: "господи́не, и рӑци и́мам, и но́ѕи, и у́м и́мам и ра́зум, ама кӑсме́т не мо́га да на́јда"* [V,PM,151]; 2. изр.: **у́м бис ра́зум пари́ ни пра́ви** (= само разумната мисла е корисна) [MS,s,97].

**разу́ми (сă)*** pf 1. 'се присети' [MS,s-97]; 2. 'си размисли' ~ *и си дуј-де́ле ни́м са́лт за Ис..., туку́ и на Ла́зар да гу ви́дат, шо гу крина́ уф умре́ш. Хаха́мити пак си ра-зуми́ле, да гу уте́пат и на не́гу и на Ла́зар* [MV,K,253] – во контек-стот среќаваме уште еден пример за споменатава нерегуларност кај предлозите, во случајот за проши-рената употреба на предлогот **уф** (наместо 'од'): **гу крина́ уф умре́ш** (= го крена од смрт); ~ *и ка́к сă субра́ле сӑти Старе́ити су Хаха́-мити, си разуми́а а́рно, и на кава́-зити и даде́ле па́ри но́гу е́м ре́кле на ни́х: Да ре́чити о́ти дујдо́а Учени́цити но́ќа, и гу краде́ле ко́га заспа́хти ви́а* [MV,K,253].

**разумитин*** adj 'тој што се однесува разумно, што има убаво поведение' ~ *и тој зема от терзиите руби-ту, зема и даскалите, ги занеси на Богариово, да ја стори теслим на даскалите армасницата му, да припорăнче да ја научјат сичко – от готвиш, от шиини, от врева, – штото от солунчаните да биде по-разумитна* [V,PM,164].

**разумин*** adj – в. **разумитин**, сторено со ум' ~ *кога оттам поминахă; [приз градско село гол'амо;[Јана са градски поклони, [градски хми рăка пол'уби; [като јă видехă гражда-не; [на Јана каскандисахă; [– Бла-гатичка нăзи мајка; [што роди туз хитро чедо; [хитро, хитро и разумно* [Б(С,ДХ),28].

**разум'ува (сă)** impf 1. – в. **разуми (сă)** [MS,s,97]; 2. 'помислува' ~ *риче́ на не́гу Го́спот: Не́разбра́н, ва́ но́ќ ти са́кат ду́шата у-те́би; ими ви́а шо си кла́л уф амба́рут, за ко́ј ки би́дат. Така́ то́а чове́к шо бе́ри са́лт за не́гу, и за Бо́га и́ч не си разуму́а* [MV,K,277]; 3. 'се двоуми' ~ *па Ис... еме́н ско́ро му пузнаја́ сӑрцито шо има́ле, и шо си чуди́ле така́ уф сӑрцито, риче́ на ни́х: Зашо така́ си разуму́ати уф сӑрцито ва́ш?* [MV,K,284]; ~ *па да си чу́ати ут л'у́дити, о́ти има́ле ние́т да ви продо́сат на со́бар, и на сӑдбити ки ви бу́јат, и на па́шити и на царо́вити ки ви но́сат...' Да ко́га ки ви да́дат уф рӑцити, да не́ си разуму́ати как и шо да ре́чити* [MV,K,326].

**разфа(р)ли́*** pf 'стави нешто тука и таму, со фрлање' ~ *и му ка́зало: "кога́ и́деш на кра́ј море́то, да иси́пеш пчени́цата, меда́, просо́то по су́хо, а пак ко́нете да сосече́ш и да разфа(р)ли́ш по су́хо полови́-ната, и по вода́та полови́ната" ... и като́ сти́гнал на кра́ј море́то, нату́рил по су́хо пчени́цата, меда́, просо́то, пак ко́нете сосја́кал, ра́сфăрлил ги* [V,PM,258].

**разч'уи*** pf 'се пренесе глас за нешто' ~ *по-гол'амија брат зел да ја ра-спори и нашал в корема хи еднӑ чаша. Вечарта пил с нејă вино и, като штјал испијă виното, от ус-тăтă му затичали алтанјă (жал-тици). Този сја расч'уло на сјакаде, и от далечни места ходили да гледат* [V,PM,285]; ~ *кату чула за това нешчо, отишла при ца-рут приоблечена уф мăшки руби и му рекла: "Цару, ез закол'увам каминут." На секăде се расчуло, оти един чувек се наел да заколе каминут* [ШК,V(423)]; ~ *срештна-ла един овчар, ... зела му дрехите, надјанала ги, ...там наградила едни сарајă, на котри дуварето били от голо злато... Колко за богатлака, толко оште и за чашата, чи, л'у колчим пила с нејă, сја напă(л)нела алтанјă, расч'ула сја на сјакаде* [V,PM,285]– заменската форма **котри** упатува на стар лексички слој – сп. во рускиот јазик.

**разӑмнова*** impf 'го размесува тестото, односно прави некој вид пупи' [MS,s,97]; ~ *кога месјат, онаја дивојка за надјани от зентјут фесот, да така ки фати да меси, па другите около за пејат песни свадбарски. Сетни разӑмноват, прајат много колачинта шарени и един гол'ам л'ап, којто са вели прӑмна л'ап* [V,PM,247] – во контекстот се забележуваат три дијалектни посебности од кои двете носат балканистички предзнак, а третата ја објаснуваме како влијание од турскиот јазик; прво да ја спомeнеме употребата на предлогот **от** кога изразува посесивност: **за надјани от зентјут фесот** (место 'на зетот'); второ, кога атрибутот е во постпозиција во однос на именката: **колачинта шарени**, и трето кога не функционира категоријата род, т.е. кога има случаи на несоодветна конгруенција: **са вели прӑмна л'ап**.

**рај** m 'за оние што веруваат во задгробен живот: пријатно место во небесната царштина, каде што одат праведните' ~ *тóга ки уговóри и на них, и ки рéчи: Истина вéл'ам на вáс, кóлко нé чинихти на виа сиромáси, нито на мéн чинихти. Да ки си óдат вии на вéшново пéкол, па прáвинти на рáј дувéшно* [MV,K,277]; ~ *сӑбáјлин кá станýве то: мӑжо глéде и ӑднӑ-жéна ду-нéго. Му-вике Гóспо: "Ти, вике, слýши, јас вике ти најдéх другáр, вике, дӑ-живéјте, но вике ќи-викáжум аднó: виӑ уф рáјо, тро дӑрво шó-ј тáм, дӑ-нé јáјте уд-нéго, вике"* [ПК,2(Грам),237]; сп.: верување: во **рајут** без мака доспеваат праведните и сиромасите, коишто на овој *лажовен* свет ги "искупиле" сите свои греови. Според верувањето во Гевгелиско, на патот кон рајот секој треба да помине преку влакно. Праведните мижејќи поминуваат преку влакното, додека грешните паѓаат од влакното доле во катран и тука *се варат који знаје ду кога* [ТГ,259].

**Рајна** – ж. лич. име, се среќава често во Доновардарско ~ *А мáјка-ми турила шéј нӑ-нијнта кóла. Нúа пó-мӑлéнките: áс, Шил'ка, Трӑјáн, мáјка нӑ-кӑчила нӑ-мӑгáрто. Нӑмéн нӑ-сумáро, прӑд мéне брáтми, а па бáп-ти Шил'ка нӑ-гӑзо нӑ-мӑгáрто, уд-ѕӑт кáчна. А тиӑ двéте óдат, гулéми: дóд-Лика и дóд-Рáјна* [ПК,2(Гӑр),320]; ~ *оре , се налутил турцкиот паша; [од Панаѓуриште; [оре ми јизвика деветмина Турци; [Турци разбојници; [– Идете ја фанете Рајна Попѓоргиева; [жива ја донесете; јазе да ја питам ем да распитам; [кој го соши бајракот* [БМ,-71] – извлекувањето на кратката зам. форма пред глаголот, образец позајмен од балканската јазична алијанса, е присутен во западното наречје и во нормативниот израз, со исклучок на формите на императивот и покрај гл. прилог, овде, во контекстот заслужува внимание аргументот дека заменската форма се јавува во препозиција и во заповедниот начин: **идете ја фанете Рајна Попѓоргиева; жива ја донесете;** ~ *дóд Рáјна е вӑрѕӑна врéјка, нé удгувóруве* (т.е. се воздржува, не коментира) [ПК,2(Гӑр),157]; ~ *нӑ-Вилигдин гӑ-нӑкӑрáли нӑ-мáјкӑ-ми и нӑ-дóткиte* (постари сестри), *нӑ дóд Лика и нӑ-дóд Рáјна, чурáпе дӑј-м-плéтӑт: Они пéет, пискӑт. Учитӑло ќи-ј-смирýве тáм дӑ-мóлчӑт, дӑ-не пискат* [ПК,2(Гӑр),321] – старото вокално **л̥** во Долновардарско се рефлектирало во **ӑл**

(**лă**), исключок прави глаголот **молче**, (*ќи-ј-смиру́ве та́м дă-мо́лчăт*); освен во Кукушко (контекстот е од таму) го имаме констатирано уште и во Гевгелиско (пр. во с. Фурка).

**Ра́јнин** adj 'нешто што се однесува, што ѝ припаѓа на Рајна' ~ *Ра́јнин Ки́ро гуле́ма кле́чка-ј* (= има големи можности) [ПК,2(Гăр),158].

**Рајко** 'м. лич. име запишано во Драмско' ~ *"Рајко мили сино, ни шари* (шири) *постава; [ни мори хăргати, вчера са сл'агнали; [от више брчини, от гори зелени; [от води студени" – "Ја ни шарја мајо, за крајно девојче, за опашчарката"* [БД,33].

**Ра́јко До́л** top. 'од лич. име Рајко + дол' – моделот е позајмен од тур. јазик: именка служи како атрибут на друга именка без придавска наставка: *Рајко Дол* (место Рајков...); долина наоколу ридови, месност во Везмен, Драмско [ЈИ,М...,182].

**рак** m, zool., Astacus fluviatilis 1. 'мало водно животно, има пипки и тврда кора' [MS,s,95]; 2. изр.: **куту ра́ко уф-бăта́ко** (= израз на бесперспективност) ~ *ус-копăнто сме куту ра́ко уф-бăта́ко* [ПК,2(Гăр)-160]; **ра́к стана́** (= се вцрви од срам) ~ *стрăмли́ф чуве́к не́куј, ка́-ќ фа́те дă-гуво́ре не́што стра́мно ќи-пуџăрвине́е куту ра́к* [ПК,2(Гăр),191].

**Ра́к Дереси́** top. 'дол, на североисток од Мелникич, Серско' – назив компониран од македонското **рак** + турцизмот **дереси**; моделот е позајмен од тур. јазик; в. го објаснувањето во **Ра́јко До́л** [ЈИ,М...,-182].

**ра̨ка́чка̨** f 'еден заграб со рака при жнеење жито со срп' [ЛС(К)95]; – в. **рăкăве́нка**.

**р'ăка** (и: **река**) f 1. 'вода што тече и не пресушува' [MS,s,95]; ~ *и кату и́диши, на пăтјут при една́ рја́ка најде една́ зми́а мло́гу голе́ма; са́каши да изја́ди една́ же́на сос две́ ма́лки* [V,PM,22]; ~ *един ден зема негови л'уди сос него, беши изл'ал по вунка да са шета, лов да лови. И кату ловјаха, излезоха на една гул'ама рјака* [V,PM206]; ~ *му кажува: "синку, кога ки видиш некуј облак и да дăжди, тинака да заприш на една страна, дури да промине облакот! И пак кога ки видиш мăтна река да иди, да не миниш от неја, дурде не утихни рекaта!"* [V,PM,93] – во текстот среќаваме нерегуларна употреба на предлогот **од** наместо 'низ, преку': **да не миниш от неја**; споменатиов предлог се јавува со проширена употреба, заменува и др. предлози; за ова в. во граматичкиот дел; ~ *длăмбо́ка рăка̨* [ПСт,ЗС,66]; 2. изр.: **ре́ка уф не́гово́то сăрци** (= спокојство и мир во неговата душа) ~ *то́ шо веру́ва на ме́н, кату́ как ве́л'ат кни́гити, ре́ка уф не́гово́то сăрци ки прили́и во́да за живо́т* [MV,K,260]; 3. сп. топ.: **Кла́јнска Ре́ка** ~ *и́ма такви́ ре́ки, мăле́нки, ка́ сă-ви́каа? Адна́ сă-ви́кше* **Вампи́рска Ре́ка**, *адна́ сă-ви́кше* **Кла́јнска Ре́ка** (сп. **клајнц** = кладенец), *дру́га сă-ви́кше* **Бизи́мска Ре́ка** [ПК,2(Мор)223]; **Прăз Ре́ка** ~ *и та́м и́мше мисти́на, а́ма ма́јка не́ зна́а си́но. Нă-ткá би́ше* **Прăз Ре́ка**, *нă-кăде* **Миждире́чка Стра́на** , *па́ Прăз-Ре́ка би́ше* [ПК,2(Пл),250].

**ракаџ'и́јски*** adj 'нешто што се однесува на ракија, ракиен' ~ *ци́пур'е́ту ш'ту уста́нуват ... ги зва́ж'дами ... и ути́вами на ракаџ'и́јскију каза́н'* [MS,t,4].

**раки́(ј)а** f 1.'жесток алкохолен пијалок, обично приготвен дома (со ферментирање на грозје, сливи и сл., односно со кондензирање на пареата што се крева од нив при силно загревање)' ~ *"скóру, нив'ắсту, дóнисúми да пúјам мắра ракúја да ш'о сă умуре́нт!"* [MS,t-68]; ~ *за с'е́днат у думá, за пучúнат, за пúјат кафе́, ракúја и за вич'е́рат* [MS,t,67]; ~ *и си дóјди ман'џ'ó-ји, с'е́днаха на мухабе́т, пúха пу инá ракúја, пу инó кајве́ и клáдуха суфрáта* [MS,t,37]; ~ *вилú: "е́ј, Бóжи Гóспуди, т'е́с ч'е́ш'ма, иднáта ч'е́ш'ма да стáни вúну, дрýгата ч'е́ш'ма да стáни ракúја"* [MS,t,80]; ~ *цúпур'е́ту ш'ту устáнуват ... ги звá́ж'дами ... и утúвами на ракаџ'ú́јскију казáн' да сфарúми ракúја* [MS,t,4]; ја сретнавме и формата **рикиа** (добиена со асимилација) ~ *те́тинут дујде́, де́вирут (брат му), кýмут дујде́ и дрýзи нúјни руднúни, бắрче́дăвци. Нóсаа пе́чăво, рúба уф тáва. Дунсе́а вúно, рикúа, сă–густúа* [ВГ-(Ст),270]; сп.: **вино и ракија** 'виножито, божилак' (во овие говори почесто: **зуница**) ~ *ако úма мнóго цắрве́но* (на божилакот), *ќе úма мнóго грóзде* – суеверие [BV,138]; **благото ракиа** 'ракија со црвена боја (симбол на чесноста на невестата) со која се честат гостите што доаѓаат кај младоженците по првата брачна ноќ' ~ *дошла нетре невестата, фатила и она да му вели на Марин: "добре дојди, господине, здраво живо дома тајфата?" – и да му донесе благото ракиа спрắти адето, и пак гу сприти дур вунка* [V,PM,164]; 2. гатанка: **уф едно бурило ем ракија, ем вино, и па не са бркат** (не се мешаат) = јајце [ТГ,290].

**раки–сапун** m 'вид сапун'(?) ~ *да ми видиш кошул'ата; [кошул'ата неопрана; [неопрана, некрпана! [Земи ми јă, пери ми јă. Ја тија му отгоори: – Зела јă бех, прала јă бех; [ал си немам раки сапун; [и си немам студна ода* [Б(С,ДХ),24].

**Ракиште́н** top. 'име на напуштено село во Драмско'; за тоа како е добиено името Ј. Иванов укажува на 2 можности: според името на вид врба **ракита** (Salix, Salix purpurea), односно од лич. име **Рако** [ЈИ,М ...,182].

**рáкла** f 'домашна, кујнска направа' ~ *óна-ј кут сắндắк, кулку мáста-ј, úма две́ врáтички. Уф-н'áа си-чý́вахме сắдắфто и ле́бо* [ПК,2-(АЌ),97]; ~ *нарадовај се момина мале! [л'у каде идеш керка плачеш; [на ода идеш, од ода дојдеш; [де керка најдеш ракла ти бара; [коприна тера жắлта вал'ана; [сина зилена; [бјала црвена* [Б(С,ДХ),23]; в. во РМЈ **ракла** 'ковчег за облека' (т. 3, с. 50).

**Рáклата** top. 'ниви во реонот на с. Караќој, Драмско', изведено од **ракла** (= потпорен ѕид на мост или пат) – според објаснувањето на Ј. Иванов [ЈИ,М...,182], меѓутоа нашите сознанија упатуваат на: 'некаков вид ковчег'; в. **рáкла**.

**раклúца** f 'специјално направен отвор во ѕидот за чување ствари' [MS,s-95]; в. **рáкла**.

**Раковиц** top. 'место на стариот пат Стојаково – Солун, до брегот на **Арџанскиот Ѓол**' [ТГ,423].

**р̣ако́јк̣а*** f 'повеќе **ракатки** од жито собрани' [ЛС(К)95]; ~ *Смилјане либе, Смилјане; [врни се либе врзувај; [– Дафино грозна нивесто; [пусто стојало детето; [јогăн горели рăкојки; [нăли јă тук Бужана* [БД,34]; во други говори (во јуж-

ните): **ракáчка** и **рăкăвéнка**; сп.: **ракóл'ка** – со варијантно значење: *днá ракóл'ка с'áно* [ДЧ,140].

**ракч'éхнува** impf 'отвора писмо, го кине ковертот' ~ *ја з'éва нас кнúга Анг'елус Кирúју, му ракч'éхнува, му пúш'и, инá дрýга кнúга му дáва* [MS,t,17]; и: **расч'éкнува** 'раскинува', сп. **расч'éкнанти руби** (= испокинати алишта)[MS,s,95]; в. **расч'éкни**.

**ралúца** f 'рачка на рало' [СК,334].

**рáло** n 'два еднакви предмети што се носат истовремено, чифт' ~ *"Дáли са-наýчи тú нéшчо?" – гу-упúтăл цáрут. "Са-наýчу мáлце" – му-вéле дéтто. "Дáли мóјш да-ми-напрáјш адно-рáло бóти?"* (кондури) *му-вéле цáрут. "Мóжам" – му-вéле дéтто* [ВКај(Ран),322].

**рáло** n 1. 'земјоделска направа со која се ора'~ *си-л'ăгнáле, утринтá пут пéрницăта нăјдéл двé лúри. Пучнáле по-бугáтичко дă-сă-ублéчувăт, дă-сă-рáнăт. Вáјн си-купúле нúвичка, ýтре кóјнче, рáло и тăкá пучнáле бугáти дă-сă-чинýвăт* [ПД,152]; ~ *на аднá брáзда, на двé – искáрăве áдна чувéчка глáва уд зéми с рáлто, и на тáа глáвта пишáло: "чтúрсăт дýши ќи загúйнăт уд вáа глáва"* [ИГ,110]; ~ *нă-лишúцăта и тăкнáло: "Јá кá ќа-дóнцăме: ки- нáјдиш ти éдин плýк, рáло, мéчкăта ќа-клáме нă-прéди и-вăлко, а-јáс уд-зăди; ќ-одăме уф-нă-цáро двóро ки-óрăме, шó úма живо сăто ки-изóрме"* [ПД,154]; — називот **рало** го запишавме во описот на следниот обичај: спроти *Бужик* во Гевгелиско има обичај со "колење" да се заплашуваат различни работи во куќата што не се "доволно добри или здрави" (дете, крава, рало и сл.), пр.: ~ *"Воја рало не оре арно и не дунесуве ного бириќет, ки гу закол'ум!" – "Аман, џанум, ним гу кајдисуви* (прежали). *Уд сега на наки арно ки оре, и бириќет ки са чине!" – "Велиш оти арно ки оре?" – "Ки оре!" – "Е, арно, ајд да гу уставум за вaja гудина"* [ТГ,84]; 2. 'севгар' ~ *ду прид 15 –20 гудини бејзте териа бејлик, шо ки сă речă, они и имиа најблиските ду селту и најарните ниви и си-ј рăботиă су ăнгăријă. Катă ниделјă и катă празник, субăштă ки чинише абер оти му трибувăт толку и толку ралă дă сă-орă фил'ан нивă* [МЕв(Р),89]; ~ *амă 5 килă ишур* (вид данок, десеток) *правăт сăл лјујту, шо сă ногу тајфа* (големо семејство) *и шо терăт две ралă и имăт чифт бивулјă зă нăдвурешни рăботи, кăту зă дăрвă, вудиници, зă груздубер, зă нусејне рантă нă Пазар и за кинатă новини (?)* [МЕв(Р),88] – прашалникот не е потребен зашто во народната земј. терминологија постои назив **кинатица** (= новоотворена нива, одземена, **откината** од необработено земјиште); 3. изр.: **не уставăт дă стăпне рало** (= не дозволуваат да се работи земјата) ~ *силјајнту можăт дă си сејăт уров зă дубицте, да клаат дубици и лиут колку сакăт. Сеа истум ка ки дојдă времиту зă урајнă зă уров, арнăујтту шо а имăт кăшлăтă, не уставăт дă стăпнă ралу нă нивăтă* [МЕв(Р),88].

**рáлце*** n, dem. 'земјоделска направа' – в. **рало** ~ *пу нéкуја гудúна ăднó уд-дéцта, шó-ј-мáше прăтéно нă-пјáјне* (= на школување), *си-вăрнáл уд-скол'óто, áма немáјќи зă-шó дă-си-зăфáти дă-рăбóти, пáк си-зăкăчúл зă-рáлциту дă-óра* [ВЕв(Кал),292].

**раматизам** m 'кога на човек го болат коските се вика дека има *раматизам* (реума)'. Се лекува на тој начин што ќе се земе семе од **синап**, ќе го истолчат и ќе го посолат врз некоја крпа на која има намачкано тесто и тоа ќе го прицврстат на болното место [ТГ,228].

**раменце*** n, dem. од 'рамо' ~ *Славеј високо фркаша; [и на Драгана думаша: –"Драганке, пјаснопојнице; [Драганке ранобуднице; [хајде Драганке да пјајем; [да пјајем да се натпјајем; [лӑ јако ма Драганке натпјајеш;[да ми јодрјажиш крилцата; [крилцата до раменцата* [БД,183].

**ра́мин'** m (pl. **ра́мин'а̣**) [MS,s,95]; в. **ра́му**.

**рамин*** adj 1. 'без нерамнини, прав' ~ *очите ји биле, мале, кустуренски цреши; [вегите ји биле, мале, морски пијавици; [снагата ји била мале, морска рамна трска* [ТГ,52]; ~ *мори, југријала мисичина; [пу Сер поле, рамно поле; [пу Јуванови рамни двори; [мори, Јувануве вичерале; [сирак Јуван не вичере* [ТГ,-97] – во контекстот прави впечаток употребата на именка (без придавски формант) како атрибут на друга именка: *пу Сер поле;* се работи (како што рековме) за образец позајмен од турскиот јазик, познат и во други говори, но овде, поради изразеното турско влијание, почесто присутен; ~ *гла́с вел'а́ла уф пусталѝа: Исправе́јти пӑ́тут Господѝноф, ра́мно чинѐјте пӑтѝчкити нѐгува* [MV,K,260]; – формата за ср. род **ра́мно** употребена несоодветно, наместо 'рамни' *(пӑтѝчкити нѐгува)*, што претставува уште една илустрација за нефункционирањето на категоријата род (и број) во овие говори. Се разбира, истава форма **рамно** се јавува и како атрибут на именки од ср. род.: ~ *му вели: "царју, млого ти година! Тојта мома ја сакам за моето дете!" Кату чу царјут, са поч'уди, да и вели: "твоето дете ако можи тас високата планина да ја стори рамно поле, има кабил да му ја дам на него мојта мома"* [V,PM,197]; ~ *тогас тој елин и сестра му излезоха долу у рамно поли, најдоха една чешма, покрај чешмата имало един гол'ам брјаст, тамо момата си и качила* [V,P-M,241]; ~ *отидохми да ја брӑками мухата, та ја најдохми на едно рамно поли, дека ја беши опрегнал един чифчиа сос един бивул, та сос них орјаши нивата му* [V, PM,202]; 2. 'еднаков по квалитет' ~ *уста́вгу нѐго, тӑрџума́н* (адвокат) *нѐ мо́-ј ра́мен* – се однесува на снаодлив човек [ПК,2(Крец),117]; 3. изр. **полно рамно** (= сосема комплетно) ~ *играј, играј Лазаре; [у ва куќа богата; [полна рамна до врата; [сос босилок китена; [сос карамфил прскана* [БМ,25].

**Ра́мна** top. 'име на село, се наоѓа североисточно од Кукуш' ~ *ја́с сӑ-вѝкум Динѝш Го́це Мѝтруф, ро́дин ил'а́да о́сумсто диве́јсе диве́тта гудѝна уф-се́ло Ште́мница. Имше и дру́зи се́ла, ту́рцки бѝа. Имше ӑдно́ сӑ-вѝкше Кӑра́-мутлѝ-ја. Ка́ сӑ–вѝкӑа дру́јсте зӑбра̣вѝх. Та́м ӑдно́ ѝмше Ра́мна*; ~ *Га́лико* (чл. форма од **Галик** – име на река) *крӑј-на́с вӑрвише, нѝа па́сӑхме дубѝци та́м. Го́ре Ште́мница, Ра́мна, бѝа кумшѝи, Але́ксуво ус -тѝа грӑнѝчӑхме* [ПК,2(Мор),216].

**ра́мне*** impf 'работи, прави нешто да биде рамно' – во случајот: рамнење на земја за пат со специјален голем

камен (**вăлок** односно **вăлѓуга)** ~ *ус нéго адно. врéме нáште гуминцáне* (од населбата Гуменца) *вáл'аа, рáмнаа. Нă-стрéде-ј прувáлин* (каменот на среде имал дупка, за да може да се влече) [ПК,2-(Крец),32].

**Ра́мни Га́бер** top. 'пасиште' во реонот на с. Височен, Драмско; во името е зачувана определената придавска форма **рамни**, што потврдува дека топономастичката номенклатура презентира постар стадиум од развитокот на јазикот [ЛИ,М...,182].

**рамнина** f 'рамно место, обично затревнато' ~ *полјто и планијнте така сă рăсфăрлени спроти Постол шо гу прават ногу тифиричлија и лично место. От Постол чувек гу пулја сăто поле су зилинилото му, су сăта му села и куриjи изридени като бели и цăрни бамки уф средин на чудбина гулемата зилена рамнина* [РЕв(Р)71]; ~ *нă свăршувајнту нă рăмнинтă кăту мегјă мигју неа и полјто сă теглјă* (се протега) *ут угрислăнцă дур нă зајдислăнцă пу сăт пустолцки синур идна ниска битивијă мокрă и зауралмненă фаша* [МЕв(Р),79]; ~ *пустолцкуту поле-ј иднă кăрфија* (голем клинец, шајка) *забудена уд угри-слăнцă нă зајдислăнцă та дел нă рамнинтă* (пишува: 'ранинтă' – грешка?) *шо гу носă имиту "Полјту" мигју дветă блатă, мигју Старту и Малту блату* [МЕв(Р),80]; ~ *истум* (непосредно, веднаш) *пут селто (мигју негу и полјту) ридишттă и долишттă сă -јзрмнувăт и кăту рăмнинă (јаваш-јаваш) не пузнăјату се спушкăт нă долу* [РЕв (Р),79].

**Ра́мнинска Ре́ка** top. 'река што тече меѓу селата Морарци и Штемница, североисточно од Кукуш' (доаѓа од с. Рамна) ~ *пуд-Асáрско Пóле пó-н-дóле бúше Чạллăко, сă-викше. Ими, сéдби сă-сајýвише, жúто сăсăјýвише. А пă мáлко пó нă-зáпат фáштише Мурáрскуто Пóле.. Там адна рéка мúнише уд-гóре, Рáмнинска Рéка ѝ вúкаа* [ПК,2(Шт),248].

**рạмничáрски** adj 'нешто што се однесува на рамница' ~ *зạтувá нú(ј)ạ уф-грýпи сọстạвúхм пóвеке стáдạ óфци, та ги-прạтúхм на-Пúрин Плáнина, áрну áмạ нáшит óфци б'áхạ нạвикнáни на низú(ј)ски, рạмничáрски погóди и не мọжéхạ да издăржạт на-плáнинáта* [ДЧ,168].

**ра́му*** n 'горниот дел од раката, што се спојува со плешката' ~ *и гу ѕúгна на рáмуту и сăс куш'úја гу зан'éси и гу фарлú пóнадлабóку* [MS,t,70]; ~ *си удрúва Ифтúм'у т'уфéјку на рáмуту, прумúна прис главн'áтạ, ги глéда главн'áтạ сă пýснали филúз'ạ (дáлч'анта)* [MS-t,44]; ~ *напăлни стóмната, кл́ади на рáмуту, лý ш'ту úш'т'ạш'и да трăгни, нáтигу и дјáкут утпр'ăт' н'éја* [MS,t,68]; од односнава регија има и записи без редукција во споменатава лексема: ~ *вéли на тóа бóл'нијот: Тéб ти вéлам, стáни си, и крéни си носúлото, и óди си дóма. И на тóа чáс станá, и криná носúлото на рáмото, и испаднá спрúту сăти л'ýди* [MV,K-284]; ~ *и истом кога тој играиши, една стара сиромашка жена промина прет негу и носила стомна сос вода аф рамото ѝ* [V,PM,71] – во контекстот има пример којшто многу децидно потврдува дека предлозите 'на' и 'во' се употребуваат сосема нерегуларно: **носила стомна сос вода аф рамото ѝ** – предлогот **аф** (во) којшто по правило упатува на внатрешност, овде го заменил предлогот

'на' и укажува на надворешност; ~ *óни а викáле: Крéни гу, крéни гу, рáскрăсти на нéгу. Вéли на нúх Пилáто: На вáшо Цáр да раскрăстам? Гуворúле Хахáмити: Нéмами цáр... , гу зéле на Ис..., и му гу носúле. И а нóсиши сáм крăстот на рамуто* [MV,K,283].

**ран** adj 'за нешто што се јавува рано, пред другите' (пр. цвеќе што цвета во рана пролет, односно земјоделска култура која созрева порано) ~ *Стојан ја чушмја* (чешма) *изградил; [јукул чушмјата и бахчата; [ју бахча цвјатја насијал; [сјакакво цвјатја најрано; [ран босил'ук и петарја* [Б(С,ДХ),53]; ~ *јузела је Трена ду две стоми; [да ки јоде Трена на Бел-Дунав; [да налије Трена студна вода; [да наваде Трена цвеќе рано; [рано цвеќе, џанум, ал каранфил* [ТГ,172]; ~ *бл'уди* (бегај) *Кал'у да бл'удими; [ели бјагај дă бјагами; [ду дје гора листи нјама; [ванăстранска - ран бусил'ак; [Јовче Поли – дјателина* [БД,13]; ~ *тáм у Мóкрина, нăјдéме сè гутóво, сúчко устáвино, куту нúă кá уставúме дóлу. Сè гутóво, жéтва, сè, óни тýк тăкá уставúли. Нúа éсинта си-збрáме чинúчка, мисúрка де, – пу бижáнско. Рáјнте мисúрки кăжáа дă-ј збéрме, дă-мéл'ме, дă-јáјме* [ПК,2-(Мор),222]; сп.: **рáниш'нáта зв'áзда** (= ѕвезда што се јавува рано наутро, Деница).

**ра́на** f (чл.: **ранáта**) 1. 'повреда на кожата, односно на ткивото, може и да гнои' [MS,s,95]; ~ *и л'у дојдоха на крајта, тојнака от страх га удри рибата сос папуцут на гăрбо. Раната оној час пукна, и уздравјала рибата* [V,PM,99]; ~ *тогај калек му кажува раната, што и била врăзана, хем му вели на царју: "таја сирвета да не и, што ми вăрза?"* [V,PM,161]; ~ *на магарите на гăрбовето му са чиниха едни рани от самарот, хем вон'јаха* [V,PM,180] – во контекстот среќаваме две посебности, од една страна лексички архаизам: гл. **вон'и** 'мириса' (сп. во чешкиот јазик), од друга: проширена употреба на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: **магари** (м. 'магариња'); на истата стр. со односнава наставка множина прави и еднословна именка од м. род: **дјал – дјали** ~ **тогас јазе да вăзма две дјали** (делови), **ти едно;** што зборува дека множинската наставка **-и** ја проширува својата употреба и станува општа за сите три рода, но укажува и за сериозна разнишаност во категоријата род: **едно дјал;** ~ *па идéн сиромáх бéши, úмито му Лáзар, ... éм úмаши рáни и пичáлиши да си најáди ут рóнкити шо паѓáле уф трапéзата зингúнцка; тукý и псéтата му лизнáа рáнити* [MV,K,270]; ~ *рибата гу зема на гăрбо, гу извади оданат морету и му вели: "ти са мол'а да питаш и за мојта рана, со што да ја оздравја", оти рибата имала лоша рана на гăрбо ѝ* [V,PM,99]; ~ *идéн Самарúтин па удéки пу пăтут дујдé кăд нéгу, да кá гу видé гу прижал'á, да си наближú ду нéгу, му а вăрзá рáнити* [MV,K,277]; 2. изр.: **рáна на-сăрцто мé-ј** (= голема душевна болка) ~ *јá, мóмта шо нé-ме-ј мăжна, рáна нă-сăрцто мé-ј* [ПК,2(Гăр)191]; **рана отварја** (= предизвикува душевна мака) ~ *ах не питај за гроба; [гробăт ми далеч остана; [вăв турски општини (?); [војниците се вршчат; [и ваште рани отварјат;* сп.: **жúва**

**рáна** (= рана што не заздравува) ~ : *"ину-ќýп ќи-ти-вăрзăм пóгулéмо, му-вéле. Ти си jáк, мăкниш рúби, му-вéле, jácка слáба сум, лéjка, áма нă-мóж дă-бáрăм, му-вéле, ќи-мă-кáчиш нă-плéштите". Тó сѐ жúви рáни-е и нéа нă-плéштите ă-кăчýва* [ДК(Лип),119]; уште: **ќá-j букнáла рáнта** (= кога повредата, раната се влошува, односно болеста зема замав) [ПК,2(Ир),25].

**рана** f 'она што служи за исхрана' ~ *понапред бејзте му давиа нă јăрă-џијтă чиф (ѕевгар), 3 или 2 чиф-тă вуловă; ранă дă сă приранă нă целă гудинă и некуа лира пари* [МЕв(Р),88]; ~ *амă 5 килă ишур* (вид данок, десеток) *правăт сăл љујту, шо сă ногу тајфа* (големо семејство) *и шо терăт две ралă и имăт чифт бивулјă зă нăдвурешни рăботи, кăту зă дăрвă, вудиниици, зă груздубер, зă нусејне рантă нă Пазар и за кинатă новини (?)* [МЕв(Р),88].

**Рáнѓил'** m 'дијалектна форма на името на светецот св. Арханѓел, запишана во Гевгелиско' ~ *слýжба пра́ваа на Митрóвдин, нạ св. Рáн-ѓил', нạ св. Атанáс. Уф Стујáкăво гóстаа, прáваа курбáн двáјсăт, трúјсăт кýќи* [ИГ,118]; името на споменатиот светец го запишавме во следново народно верување: за *Св. Ранѓил'* се кажува дека стои на рајската врата со теразија (кантар) в рака, па на едната страна ги става добродушните дела, а на другата греовите, ако претегнат добрите дела на мртвиот му се отвораат рајските врати, а ако претегнат греовите се отвораат вратите на пеколот [ТГ,77]; ~ *убáвọ е Рáнгл нạ сóн дạ ти-úде, ọт злó ќе тạ-вáрди* [ДЧ,140].

**ранéт*** adj 'живо суштество (обично добиток) на кој му е давано повеќе храна, така што е здебелен' ~ *кажáјти на калисувáните: éто ручóкут азăр гу готфúх, данáците и ранéтити курбáни сăти сă азăр; елáјте на сфáдбата* [MV,-K,270]; ~ *минáлọ вр'áми, ạ-нạ-фạрạóн му-с-сăн'и нạ-сăн, изл'áгạли кạј-Нúл, кạдé, и-кăј-ркáтạ, сéдạм крáви. Рáнити, дбéли, гóни, гó-ни, áмạ пóсли нúф изл'áгạли слáби* [ЛС(К),112]; ~ *извадéјти прăвната применá, и убличéјти гу, и дадéјти му прăстинут на рăката, и скóрни на нóзити; и а извадéјти данáкут ранéтито, заклáјти гу* [MV,K,281]; ~ *он му рéкạл на нé-гу: Брáт ти дујдé твóј, и тáтко ти заклá на ранéтито тéли, зạш'о гу видé здрáв* [MV,K,281] – во контекстот имаме директен предмет придружен со предлогот **на: заклá на ранéтито тéли.**

**рани*** impf 'станува наутро рано' ~ *мăр нивјасто хубава; [јот ми рано ни раниш; [да измитеш дворове; [да наредиш столове; [ша ти доо-дăт лазарки* [БД,19].

**рáни** impf 1.'дава јадење на некого (го храни)' ~ *разглидáјти áрно пи-лúштити на нéбито, што нúто сéјат, нúто жнúат, нúто бéрат уф амбáрити, и Тáтко ваш уф нéбито и рáни* [MV,K,264];~ *урá-чут убăрнá óчи нă-нéбту: "Гóс-пут, дéду, Гóспут мă-нăучú, óн е врéдин зă-сѐ нéшчу" – "Тăкá, сúн-ку, Гóспут тă-научú и сéгă тă-блăгусóве; дéн дă-óрăш, годúна дă-рáниш цáла кýјкă!"* [ВВ,310]; ~ *му веле: "Ето, гледаш тоа човек, шчо седе на ќошето? Ќи ти биде стопанин, ќи ти рани со лешници, орехи и други емише* [ШВ,V(399)];

*~ чи́м пура́сне гуле́ма* (свилената буба) *гă-нăре́дăт на гуле́ми о́дạ ре и га-ра́нат гуле́ми гра́нки. И о́на рăбо́те ме́сц и-пу́л, зави́ве о́на* [ПК,2(215)]; *~ ки-ми́нạт симина́ри и ки-да́вạт кути́и ко́ј ка́к ки -и́ма ли́с дạ-и-ра́не. Ти́ аку и́миш зạ че́тири кути́и ки-зе́виш че́тири, три́ ки-зе́виш, ја́с идна́, ко́ј ка́к ки-и́ма ли́с* [ВМег(Стр)317] – во контекстот прави впечаток изразувањето на множина со еднинската форма **лис: ко́ј ка́к ки-и́ма ли́с** (т.е. лисја) ; *~ а пạ-би́л зạ-еди́н ле́пче, зạ-еди́н ле́п, па́ри не́, са́мо зạ-ле́п; "шо́ ки-ме́-ј-мắка ут-те́бе? Са́мо еди́н ле́п, не́к и́ма а́к–са́ке пе́т ду́ши, ки-ј-ра́нум"* [ВД(Ник),-279] – уште еден пример (од многуте) за несоодветна конгруенција: именката во ср. род, а одредницата во машки: **зạ-еди́н ле́пче**; 2. 'чува, одгледува, се разбира и храни' *~ одил, одил, пу-пăтут, стрител един стар дедо (тоа бил Дедо-Госпуд). Дедото гу питал:"Дека одиш бре синко?" –"Одум на чуждина, да ќарувум, да си ранум децата"* [V,РМ,273]; – глаголот **рани** го запишавме и во молба на селанецот: наутро кога станува верникот се моли на Бога со овие зборови: *Госпуди Боже и Свита Тројцо, никој* (м. 'некој') *касмет да повелиш, да ни уделиш, дечка да си ранум; виргија да си плашќум, уф село да не са страмувум, душмајне да не сретум ни уф пăт ни дома, здраве и касмет на сите братја да дајте и најназад и нас да не на забравите!* [ТГ,306]; *~ на може една кукошка да ране, па са фале оти може воја и тоја да праве* [ТГ,401]; 3. – **(сă)** *~ си-л'ăгна́ле, утринта́ пут-пе́рницăта нăјде́л две́ ли́ри. Пучна́ле по-буга́тичко дă-сă-ублe̋чувăт, дă-сă-ра́нăт. Ва́јн си-купи́ле ни́вичка, у́тре ко́јнче, ра́ло и тăка́ пучна́ле буга́ти дă-сă-чину́вăт* [ПД,152]; *~ роси, роси, вај Дудуле, ситна роса, мили боже; [да наросиш сăта земја, вај Дудуле, мили боже; [да се чине бирик'етот; [да се ранат сирумаси* [МЕв(Р)97]; *~ ни́вички пу-не́ко: де́кăрче си-се́јаа.* **Но́вина** *– де́к и́ма пра́зно ме́сто пă но́вина утво́руваа, по́ дă-сă-ра́нат сју́рма́си де. Си-рạбо́таа та́м, ка́мине тре́баа, с-иска́рваа* [ПК,2(Пл),250]; 4. послов. изрази: **ра́ни ку́че дă-тă-ла́е** (= кога некој, кому му е сторено добрина враќа со лошо) [ДК(Емб),107]; *~ ќи-ра́ниш де́цăта, ќи-у́чиш...Та́ткуто а́ко и́ма ни́куј ку́јќа, ни́куј ни́ва, ќă-пруда́де. Се́тне де́тто му-ве́ле: "Не́ма ме́сто зă-те́бе". Ето то́-е: ра́ни ку́че дă-тă-ла́е* [ДК(Емб),151]; **бра́т бра́т не́ ра́не – те́шко то́ шугу-не́ма** (= блиското роднинство е корисно и треба да се чува, оти не знаеме кога ќе ни затреба) *~ е, о́де нă-виче́рта ут-сти́су мувикну́ва нă-бра́т-му: "Бра́т, бра́т! Ва́ и ва́ рăбо́тта: ă-згре́ши, ја́с ă-нăпра́ј. Шо́ ќи-пра́јме?" – "Не́мăј га́јле!, му ве́ле. Не́к сă-сте́мне, ја́с ќи-до́јăм, та́ рăбо́та ќă-сфắршиме. Ќу-кла́јме у-вре́јкито* (убиениот), *ќу-удне́симе нă-ре́кăта, дă-нă-ви́де ни́куј, дă-нă-чу́е..."* [ДК(Рак),152]; клетви: **просјаци да раниш!** (= да немаш среќа дома, децата да ти се просјаци) [ТГ,329]; **да питиш па да са раниш!** (= да бидеш толку сиромав што со просење да го храниш семејството) [ТГ,320].

**ра́ни*** impf 'нанесе повреда на некого, му направи рана' *~ ти́е* (сп. подолу: *ти́ја*) *утвури́ја о́гин и пучна́ стрăже́ние дă-си-би́јăт. Пу-ăдно́ вре́ме рăни́ја ти́ја Ту́рцте ăдно́ ут-на́ште, ут-куми́тте* [ВЕв,296];

~ – *Ни седи Цемо слободан; [не ми је мирна година; [кауре глава дигнали; [– Дејгиди мајо будала; [седи си мајо слободна; [каурска пушка ни рани; [каурско ноже ни сјаче* [БД,160]; ~ *е, а́га, ричé, ка́ се-удри́ја ти́ја на́ште, ти́ја ва́ште. Ти́ја ва́ште рăни́ја идéн ут-на́ште. И Дими́тре вујво́да му вéле: "Ми́цо о́ди зéвăј ăдно́ ки́ло ичумен"* [ВЕв,296].

**ранило** n – сп.: еден од начините за ловење риби со *сертме* (мрежа во вид на конус) на Вардар се вика: *на ранило* – на одбрано, тивко место, каде што реката тече бавно, се прави заклон со гранки, а во водата се спушта овес или просо загрудвени со глина и измет од говедо (тоа се вика: *рана, ранило*), околу што се собираат риби и потоа на тоа место се фрла мрежа (*сертме*) и се фаќаат насобраните риби. Со мрежата *сертме,* освен *на ранило* риби се ловат уште и: *на фрл'увајне, на вличејне,* уште со мрежите: *грип, слипица, баскија,* натаму: *су вăдица, су трујајне, су вличарка, сус кош* [ТГ,393].

**ра́нин** adj 'повреден (пр. од оружје)' ~ *да-ѝ-вéле ли́чин Кăрсте: [ти си-јо́ди мо́ме До́нке [ти́ си јо́ди Македо́нке, [ти́ си-јо́д ни́мој сто́ј. [Ја сăм ра́нин Македо́нке, [ја сам ра́нин, ут-куршу́м ра́нин* [ПК,2-(Пл),257]; ~ *ут-та́м ути́ăхме уф-сéло Крéцăво. У-сéло Крéцăво сă-свăли́ме нă-чéшмăта. Нăјдéх а́дни Ту́рци, пита́х та́ма и ути́дăх нă-чéшмăта* **Кипари́с** (топ. според името на дрвото **кипари́с**). *Сă-свăли́х нă-та́а чéшма, а-слика́х, о́ти нă-та́а чéшма еј-ра́нин Ри́сто... – ку́кушки вујво́да, та́ма-ј зăко́лин, Ѓо́рги Бăлџи́уф, ут-сéло Сики́рник, сја́а шо́-ј ту́ка, ро́да сă* [ПК,2-(Крец),307]; ~ *и ка́ дујдéме уф-Ку́куш, видéхме но́го вујни́ци. Ра́нни но́сăт сус-ко́ли. Наро́т бéга на си́те стра́ни, кукушéне, а Ку́куш о́ште нé го́рше. Нé би́ше до́јдăна гăрцкăта вујска́ уф-Ку́куш, о́ште фро́нт дăржат до́ло* [ПК,2(Пос)-290].

**ра́нина** f 1. 'утро' [MS,s,95]; ~ *пак аку е јунак, тревата ке да е росна... легнаха двата близу-близу, ама истом по ранината хрăтлето сос опашката си земуваши от реката вода и напрăскаше околу момата тревите* [V,PM,71]; 2. adv 'наутро' *га фати би́шката, га вăрза́ за ши́ата со́с едно́ вăже, и со́с вăжито па́к побегна́ла би́шката. Утринта́ бишка́ринот стана́, глéда би́шката, па́к га нéма, а́ма на ра́нината бéши падна́ло сла́на, и ка́к си о́зиши вăжето, пăт направи́* [V,PM,116] – во југоисточните говори, не во сите, иницијалното **в,** ако зад него следува вокал (о) често се испушта; во текстот имаме: **си озиши вăжето** (место: 'си возиши'), може да се наведат повеќе примери: **олове** м. 'волове', но од др. страна: **воса** м. 'оса'; односнава ситуација може да се набљудува и во чешкиот јазик.

**ра́ниш'на́та зв'ăзда** f 'ѕвезда што се јавува рано наутро, **Зорница**'; со исто значење: **саба́хăлдузи** [MS,-s,95].

**ра́нне** n 'давање храна, хранење' – сп. објаснување за називот **штир** (вид трева): ~ *то́-ј трéва зă-би́шките зă-ра́нне, а и о́фците гă-ја́дăт* [ПД,(Ник),123]; и **ранејне** – христијанските куќи (во Гевгелиско) не се оградени со ѕидови; две–три куќи се служат со еден заеднички двор; тие се прилагодени за **ранејне** на свилена буба [ТГ,294].

**ранобудница** f 'девојка што наутро рано се буди' ~ *седнала ми је Драганка; [крај море, крај бјал Дунава; [като везјаша, пејаша. [Славеј високо фркаша; [и на Драгана думаша: –"Драганке, пјаснопојнице; [Драганке ранобуднице; [хајде Драганке да пјајем; [да пјајем да се натпјајем* [БД,183].

**ра́ну** n 'утро' (откако ќе се раздени до 10 часот) [MS,s,95].

**ра́ну(ту)** adv 1. 'во почетокот на денот, наутро рано' ~ *ра́ну за ста́на ут спан'е́ту, за сӑ о́мија по́напр'ӑт'* [MS,t,65]; ~ *мӑр нивјасто хубава; [јот ми рано ни раниш; [да измитеш дворове; [да наредиш столове; [ша ти доодӑт лазарки* [БД,19]; ~ *небе́синта цариту́на умнја́са су чове́к иде́н стопа́н, шо испадна́ но́гу ра́ну да фа́ти арга́ти ѓундулакчи́и за ло́зиту* [MV,K-314]; ~ *дру́гајут д'е́н' ра́нуту, за усӑмни, за ста́ни да сӑ му́ј, за пи́ја кафе́* [MS,t,67]; ~ *од Бо́га на́шла то́јата ма́јка, [што́ тӓ пушти́ла ра́но за јо́да, [ра́но за јо́да ф недӑл'а , [та́м гдӓ и́дат Ту́рци, кау́ри* [ПСт,ЗС,74]; ~ *на дру́гајут д'е́н' ра́нуту враш'и́луту зӑј хазӑр; за ве́зми сно́питу, за ха наринди́ на враш'и́луту* [MS,t,66]; ~ *на утрото рано мајка му на попо се качила на адна црница и зафанала да кука* [ШКук,V(421)]; 2. 'во претходно време, односно во минатото' ~ *ут-пле́х, по́-ра́но шо-с сӑ-служи́ли ме́сто ла́мба* (објаснување за називот **кӑндило)** [ПД,121]; ~ *зӑма́ндрите на́ј-ло́ш е Дубруве́но, о́н ду́ ут-Кру́ша, ут-Су́рл'ӑво, по́гуле́ми дӑлги́ пра́ве, ги-рӑсту́руве ма́ндрите, ле́сите ги-суде́руве и тӑка́ ри́бите избе́гувӑт. По́ра́но но́го ште́та пра́више, ти́ гуди́ни не́ ду́* [ПД,129]; ~ *мло́гу сӑ упла́ш'и, даш'о́ ра́нуту б'ӑш'и панаги́р: ни́ту по́п, ни́ту дја́к ... ш'и́ч'ка умр'ӑнта идна́ ку́па* [MS,-t,70]; 3. 'во почетокот на определен временски период' ~ *ни́ска тре́ва, да́ве пло́тчӑта про́л'ӑтта ра́но, куту зрӑнца, куту груздак, си́на, цӑрве́на бујá* (објаснување на терминот **ку́куво гро́зде** – вид трева) [ПД,(Ник),122]; 4. 'пред означениот (договорениот) термин' ~ *му-ве́ле, се́а прӑви́ме шо прӑви́ме, дӑ-мӑ-зӑне́сиш, му-ве́ле, нӑпо́пут дӑ-му-пца́лӑм, дӑ-ми-да́е тро́ литури́ј, гла́ден-сум. Трӑгну́вӑт. –"Ај вле́зи, му-ве́ле, ту́ка! Се́а не́ма ни́куј". Оше нима́ло, ра́но би́ло. –"Вле́зи у-цӑркфӑта, муве́ле, се́а ќи-до́јдӑт"* [ДК(Лип),118]; 5.за засилување на значењето има случаи кога прилошката форма се удвојува: ~ *имало две братќа: единојут беши луд ахмак и единојут беши много акалиа, умовит. Един ден станаха рано-рано от спанету, сакаха да подат на работа* [V,PM,228]; ~ *по́пова ста́ра ма́јка оти́де, са́ укачи́ на́ еди́н брја́ст, ра́но-ра́но фати́ "ку́ку! ку́ку!" да ви́ка. Барли́воју кату́ чу́, зему́ва балти́ата, оти́де, са укачи́ на брјасто́т... Га утепа́ и не́ја* [V,PM,128]; ~ *така́ о́н оти́де ра́но ра́но на ца́рјут, са поклони́ спроти за́конот, и ца́рјут гу пита́: "де́ка бе́ши сно́шти, Кулу́ф?"* [V,PM,10] – предлогот **на** освен што се јавува наместо предлогот 'во', често го среќаваме и како замена на други предлози, во случајот (од погорниот контекст), се однесува на предлогот 'кај': **оти́де ра́но ра́но на ца́рјут**.

**ранч'и́ца*** f 'украс што девојките (жените) го носат на раката, колба, белезика' ~ *"за и е́зма ранч'и́цит'ạ!" – "и сӑс ту́с му ни ăпуди́ксуваш'!" – "ш'о́ за и сто́р'а ?" – вили́; "ут врӑх н'е́ја да е́змиш' идн'о́ н'ӑш'ту!"* [MS,t,71] – во врска со рефлексот **a** за големата носовка (во **ранч'и́ца**) наместо очекуваното **ă**, в. го објаснувањето кај **рӑнка**.

**раол'*** m 'скратена и модифицирана форма од револвер'; ~ *като шче умреш Стојане војвода; [кој шче ти носи чифте раол'а? [нека ги носи Атанас војвода, за мене мили братја, за мене; [хем да ги носи, хем да са фали* [БД,170]; в. **рувел'**.

**р'ӑпа** f, bot., Brassica rapifera 'вид зеленчук, има дебел, сочен корен' [MS,-s,95].

**р'а́пкạ цạрве́нạ** f, bot. 'вид зеленчук, ротквица' [ЛС(К),96].

**ра́с** m, bot., – називот освен што ја изменил формата (од **храст** > 'рас'), исто така се јавува со модифицирано значење, т.е. наместо основното значење: 'даб' среќаваме: 'исечени гранки од даб (или од габер) на кои се замотува (завива) свилената буба' [ПК,2(Мут),97]; освен во Кукушко називот е регистриран и во Гевгелиско (со исто значење), сп.: – на празникот Св. Спас (во гевгелискиот говор: *Св. Испас*), кој е патрон на црквата, покрај другите случувања (пр. спиење в црква), на тој ден треба и да се набере малку **рас** (шума за свилената буба), па кога ќе дојде време на бубата да и́ се става **рас** за да се замотува, треба прво да се стави оној **рас** што е собран (исечен) на празникот Св. Испас [ТГ,71].

**расади*** pf 'пресади дрво' – в. **расад'о́ва**
~ *и водата слатка, и момата слатка; [појди терај ми га, белки ки га дадат; [поскоро да дојдеш. [Сарај да заграда, дуни да расада; [дуни ем калини. [Ако не ја дадат, постој погледај ја* [Б(С,ДХ)56].

**расад'о́ва*** impf 'пресадува млади, наскоро никнати растенија, обично зеленчукови' [MS,s,95].

**расат** m 'мали, скоро никнати растенија (пр. од пиперки, од тутун и сл.) што служат за пресадување' ~ *та́-ј зạ-ра́сạт, би́ло зạ тит'у́н, би́ло зạ пипе́р* – објаснување за зем. термин **тахта** 'леа' [ПК,2(А Ќ),111].

**расбрӑка (сӑ)** pf 'се размеша, се судри' ~ *и до́јди тудо́дека, са расбрӑкаха му хараб'ӑнта* [MS,t,1]; сп.: **расбрӑкува сӑ мурабе́** (= почна војна') ~ *сӑ расбрӑкаха Г'ерма́ни и Булга́ри* [MS,s,95].

**Ра́с** 'м. лич. име запишано во Серско'~ *с'а́днạлọ-ј Ра́с, мо́ри с'а́днạлọ; [пọт-та́јạ кру́шạ, мо́ри ле́тọвнạ: [ши́ши рạки́ја, мо́ри, пртне́го; [и-пу́шкạтạ-му, мо́ри, ду-не́гọ* [ЛС(К)132].

**расечи** pf 'со нешто остро, пр. со нож, стори на парчиња нешто што било цело' ~ *Мајдон чуваши на скалата, заеднoч сос сабјата гу чини на протудраку парчинка-парчинка, отиде и магесниците ги расечи и ги фӑрли на кучинтата, да ѓи јадат* [V,PM,76]; ~ *му вели: "да земеш девет мрӑша од ола, да га вразеш сос девет чингел'а ysam меника! Тјанака, как ке да јади, ке да си закачиш девете ѝ глави... тинака да фатиш сос остра сабја, да га расечеш дребна коматја"* [V,PM,78] – во задната реченица е испуштен предлогот **на**:

**да га расечеш дребна коматја,** место 'на дребна...'; ~ *кога отиде на средја морету, виде куприниините самовилини мрјаже, ама кон'ут, кату промина сос сабја на гредите, ги разсечи мрјажите, проминаха* [V,PM, 77].

**расжéла (са)*** pf 'се ожалости' ~ *и заминá мáлко врéме, и са-пóдаде мáлку маглúца и вăрв'éше насáм и момáта н'áхт'а да-гу-пурýка. И са-боéше, и са-б'éше момáта рас-желáла, и зé да-зáпл'áче и зарóни дрéбни сăлзи* [ВДрам(ГБ),328].

**расијан*** adj 'расфрлен, распрскан' – адјективот **расијан** го запишавме во описот на родното село на Мисирков (Постол) ~ *сăта тија планини су сăта му градишта, села, манастира, курији и др. работи, су сăта поле шо гу имат упашано като су зунка, су селта расијани по полјто, шо ти са трачи, оти то шо а правил ва дујната истиклим гу избрал стридурекут ув Постол* [РЕв(Р),71] – во контекстот има 2 лексички посебности, првата е архаизмот **трачи** (познат во северните словенски јазици) и именката **стридурек** што овде се јавува со значење 'центар', а во други македонски говори, па и во литературниот јазик значи 'остров'.

**расúпан (-ин)** adj 1. 'искршен, што не може да се користи' ~ *пóсле петнáјс дéна тăргнáме тáм нă-дóл. Пá-с збрáме дистúна кăшти уд-Мурáрци, тăргнáме. Мóстут рăсúпин, тáм áјн мóс пăднáл, ци-лéзăн бúше, пăднáл, сă-убисúл тăкá. Ејн дрýк úмше, óн нă–цéло дúгнин* [ПК,2(Мор),220]; ~ *на пăтјут кату идиха, тихиса един мост да проминат. Тојнака виде на едно место расипану беши мостот. От мерак, што имал за работа, излезе от кон'ут, извади теслата...* [V,PM,87] – во контекстот има уште еден пример за тоа дека родот не функционира, т.е. нема соодветна конгруенција: **расипану беши мостот**; ~ *грéндăтạ сạ рạсúпạнă* [ПСт,ЗС,68]; 2. 'болен' [MS,s,96]; 3. 'пропаднат' ~ *му вéли: "и да гу зéмиш, пишмáн ки си чúниш, и да не гу зéмиш, пáк пишмáн ки си чúниш". Дјáтето кáту чý тaкá, млóгу си разчýди, речé: "ки гу зéмам, јáзе и тaкá загубéн, и тaкá расипáн, бáри пé-рото да гу зéмам тá нéка сам пишмáн!"* [V,PM,121]; 4. 'со слаб квалитет' ~ *бýмбạр о-вúкме и рă-сúпăн'оо финáк – кужýрк, шó-ј тạ-кóф бумбăрéс, нé о бúве, нé дáве купрúна* [ПК,2(Гăр),26]; 5. изр. **расúпано обрáс** 'загрижен, натажен израз' ~ *фатú да му вéли на нúа л'ýди, што сидјáа на мез-лúчјут; им вéли сос затрéсна глáс и сóс расúпано обрáз: "господáри динéска ви приказýвам и казýвам прет вáс, ча тóс сиромáх нéма нјáкој кабаáт!"* [V,PM,28].

**расúпи*** pf 1.'стори нешто поради што предметот го губи квалитетот' ~ *да ви пузнáват вáши дóб-ри рабóти, и да прислáват Тáтко вáш шо и на небúнити. Ним си трáчити шо дујдéх да расúпам нóмото или Профúтите, нé дујдéх да и расúпам, тукý да и тóкмам* [MV,K,299]; 2. – **(сạ)** ~ *иднó нúш'то правúх, да сăти са чýди-ти. Зарди тó М... ви дадé сунé-тут... и на собóта чúнити сунéт на човéкот, да нé сạ расúпи* [MV-K,256]; ~ *напрáви óдăр на лó-ста да нé сă–рăсúпе грóјсто* [ПК,2-(Грам),82]; ~ *сакаха кон'ут да го купат, и тој гу продаде за неколко*

*гроша... Он, што гу зема, сос колко севда гу глендаши, ама пак тој украставја, дојде си расипа, сакаши да услекни; кату гу виде така, стопанот гу испанди вăнка* [V,PM,217]; 3. 'разгради, нешто, растури'~ *на идéн чувéк зингúн му дадéа нúвитė нóгу берикéт. Да си чýдиши сам, и вéлиши: шт'ó да чúнам, шо нéмам дéка да си прибéрам сéдбата? Рéкąл: вá ки чúнам: ки и расúпам амбáрут, да ки а прáвам пóгулéм* [MV,K,277]; ~ *ако не ја дадат, мале; [поскоро да дојдиш, абер да дунесиш! [зарем кји си јодам, мале, црно калугјерче; [сарај кји расипум, мале, манастир кји правум* [ТГ,52]; ~ *женúте, кáк видéха тóлку пáри, што и прати дјáтето, фатили кăшитите ги расипáли, ги направúли кăту цáрцки конáки* [V,PM,109]; ~ *на кăштата ми на врăх уџакут беха чинили гаргите гн'азду; фатих расипах гн'аздуту и, кога гледам харну, што да видам: един куп карагроши најдох* [V,PM,40]; 4. 'пробие опсада' ~ *тóпуве пýкат, ѓóл'о сă-л'ýле, [пýшките пýкат, рúбите иг-рáјат, [сă-прăвикнá Цéко, Мúто Цéко, [па сą-прувикнá пу-Кăрсте вујвóда: Еј, ти бре Кăрсте, Кăр-сте вујвóда, [ја ми удбéри дéсит млáди мóмци, [јáс да-га-расúпам тýрската пусúја* [ПК,2(Даут),332]; 5. 'искрши (гранки)' ~ *и калеко и лизнал космиту, му дошел тај-чинту, си и применил, да вјахна и он нетре на бахчата си, го играи конот му и сос тешката бозлугана расипал многу фиданчита на бахчата* [V,PM,159]; 6. 'уништи, убие' ~ *óн сăс кóјно пýс-се пу-нé-го – фтáси-го, óтепи-го, пýс-се пу дрýго – фтáс-го, óтепи-го, пу:с-се пу-дрýго – фтáс-гу, óтепи-го. Бéше рąсипáл пé-шéс дéца. Да сă-удмăсте* [ПК,2(Даут),336]; ~ *Тога женатa му отиде, каза на комшиите, да от малко по малко са причу, как има најдена пари. Отишли един веч'ар лоши харамии у дома, го фатиха и на кол го забиха, хем алтăните му земаха, на една гора ги расипаха* [V,PM170]; ~ *кату чу така царјут, си разл'ути млогу и заеднóч са скáза за цáр. Ох, áм дéка отиде онова рáдос от онúа мóми? Они фатúха да плáчат, ча ги бéше стрáх, цáрјут да нé ги расúпи* [V,PM,11]; ~ *га вéли: "да заврúш едúн казáн вóда, да гу кладéш нéтри на будрýмо: óни, кату ки дојдат от скол'ýто, прáве тáмо ки óдат, ке да си попáрјат!" Децáта познáха, чá ке дá ги расú-пат, побегнáха от тáмо* [V,PM,-129]; ~ *нáј-сéтни пóповата глáва га извáди, га земýва пападúјката плачиштéм, га закарá на дóма. Тогáс излáва и тóјнака от бунáро, тá му вéли брат му: "áх, брáте, сегá и нáс ки ни расúпат, тукý éла да ги зарúјми и да побéгними!"* [V,PM,125] – прави впечаток присус-твото на партиципот **плачиштéм (га закарá)** (= плачејќи); 7. 'пот-роши'~ *"што да видам: един куп карагроши најдох"... – "е, чунки си нал толку карагроши, сега требува да ми ги дадеш!" Он му вели:"што да ти дам владика! Јазе ги расипах карагрошите, л'у да ти дам един тавил!"* [V,PM,40]; 8. 'истури' ~ *отиде на един халваџијчки доган; најде тамо едно дете, дека праи-ши халва, му вели на детенто: "а бре халваџијче, за ми дадиш ли на твојта мајка да ја везма, или ки ти расипам халвата!"* [V,PM,201] – во случајот директниот предмет

е придружен со предлогот **на**: **за ми дадиш ли на твојта мајка да ја везма**; 9. 'раситни поголема новчаница' ~ *едно време́ја един човек бе̇ши земал един алтун, та беши изл'ал на пазарӑт, иштиши да го расипи за дребнаци. И кату бӑркаши некој човек да му го расипи алтунот, питаши тука, таму...* [V,PM,187]; ~ *и му дават алтунот, и тој го и видел и му вели на човека: "постој тука, јазе да пода дур на дома ми, да зема пари, да ти расипа алтуно!"* [V,PM,188]; ~ *то́ги Ту́рџте ту́рцки па́ри те́рӑт, са́кат ли́ри. Ја́с зе́х, о-расипа́х никя́фут шо́ би́ше прӑви́л све́крут, ка́ кӑжа́ де́лто дӑ-ј-ку́пме ти́ą ни́ви. Шо́-ј ника́ф, пи́тиш?Ника́ф еј-питули́рка* (= златна монета со тежина од 5 лири) [ПК,2(Иџ),288]; 10. 'заврши орото' – при играњето оро машките подвикнуваат а девојките не. Кога орото ќе заврши, ќе се *расипе* сите се прибираат дома [ТГ,88]; 11. изр.: **уџакут да не са расипе** (= да опстои семејството, куќата); — гл. **расипе** го запишавме во следниот благослов: ~ *Ка е арно Госпут нека даде!... Сус радуст тимел' сӑ удире, сус радост да са пукрије, сус радост оѓин да са запале! Сус радуст госте да прачеке; сус радуст госте да испрате... Да биде пла̄на песни и џумбуш, да и се пите уџакут, уџакут да не и се расипе; уџакут да и се лаге! Прва да са лаге* (семејството да биде почитувано). *Уд душмајне секуј пӑт биколена* (одмината) *и утворина врата да им са пракаже затворина* [ТГ,296]; **нифтја́ да раси́пи и хатӑрот** (= не сакаше да стори ништо против неговите желби) ~ *и татку му, што да чини, ниќаши да расипи хатӑрот, му даде триста гроша на детето му. И тојнака, как га зема грошовету, га тури аф пазвата му и трӑгнал да иди по пубратимиту му* [V,PM,33]; ~ *то́јнака, кату не са́каши да и́ди, а́ма нифтја́ да расипи и хатӑрот на господа́ро му, така́ се́тни му рече́: "де́ка пове́лиш, господа́р мо́ј, да и́да!"* [V,PM,11] – во контекстот имаме пример за употреба на номинативната форма во служба на вокатив: *му рече́: "де́ка пове́лиш, господа́р мо́ј, да и́да!"* ; **му–гу-рӑсипа́л ќе́фут** (= го онерасположи) ~ *та: рӑбо́та трӑја́ла но́го вре́ме и де́јто ни́кујпӑт не́-му-рӑсипа́л ќе́фут нӑпо́пут, пӑ-и-нӑ-дру́ѕите сил'а́јна* [ВЕв(Кал),293]; ~ *му ричé на та́тку му: Ету то́лку гуди́ни шо ти рабо́там, и не́кој пӑт не ти расипа́х ке́фут, и не́ ми и даде́ и на ме́н идна́ ко́за, да сӑ ра̊ду́вам ја́с су прија́тил ми* [MV,K,256] – во пропратниот текст, место очекуваната зам. форма 'никој' среќаваме **не́кој (пӑт)**; (има и обратни случаи, сп.: **идно́ ни́ш'то** *прави́х, да сӑти са чу́дити*); **ми гу раси́па џ'умби́ш'у!"** (= ми ја прекина веселбата); ~ *ца́р'о и вели́: "уд'е́ ми до́јди тују́ сканда́лу, ми гу раси́па џ'умби́ш'у!"* [MS,t,30]; **ми расипа́ душа́та ми** (= ме натера да сторам нечесна работа) ~ *им ве́ли: "господа́ри динéска ... казу́вам прет ва́с, ча то́с сирома́х не́ма ња́кој кабаа́т!... ја́зи му бех хизмика́р, ами дја́волут така́ ми дупна́, ми расипа́ душа́та ми, ми чалди́са умот ми и ме пӑхна, гу утепа́х господа́ро ми"* [V,PM,28]; **му си расипа чехриту** (= му се смени изгледот, лицето – во негативна смисла) ~ *но увреинот*

*еднош гу беши нал на чаршиата и му вели: "а бре кајурин, ја парите дај ми, или за ти зан'а на пашата, да ти заторја!" Тогас христенинот са беши оплашил много, дур му си расипа чехриту* [V,РМ,179]; **работа да расипе** (= да спречи нешто позитивно планирано) ~ *тоа вилаќи, емен си зима пушката... Таак!.. и чувекут на место си падна. Кога ки се врне назад, и кога гледе врбов кол путирал цали ластаре. – Напкум се чак научил оти тој чувек удил и са вркал* **работа да расипе** (= да спречи веридба) [ТГ,-147]; **ќи-рӑси́пме кӑлимéрта** (= ќе го прекиниме пријателството, ќе се налутиме) ~ *тӑќá нé сӑ-гувóре, зéм-си лáфо нӑѕӑт, и́нак ќи-рӑси́пме кӑлимéрта* [ПК,2(Гӑр),165]; сп. уште: **ки си расипи времето** (= ќе фати невреме) ~ *ги пита: "варај, моја мила дружина, што и тузи времја, што и тос силин ветӑр, што дуи фуртуна?" Те му вел'ат: "еба ти торлачката глава! Те и страх от ветӑр. Не знаиш ли, ветӑр га дуи, ја дожд ки фати, ја времето ки си расипи?"* [V,РМ,-179] – во текстот имаме пример за несоодветна употреба на кратките заменки: формата за директен предмет – **те** употребена на местото за индиректен **'ти'**: **те и страх от ветӑр.**

**р̣асипọкйшник*** m 'човек со несериозно поведение' ~ *пи́јạни́цạ и женцкáр, óни ти сạ р̣асипọкйшници, óни и кйшта р̣асту́рувạт* [ДЧ,140]; и: **рӑсипукйшница** 'жена што не пази на семејството, недомаќинка' [ПК,2(Грам),99].

**р̣аси́пуве** impf 1. 'руши нешто' пр. 'ѕид' [СК,334]; 2. 'разнебитува нешто' ~ *сӑ-пуви́ве пу-жи́тто и гу-сӑ-бóруве, дáве зӑрна тӑкви́ и гу-рӑси́пуве жи́тто* (објаснување за тревата **грӑши́на)** [ПД(Ник),123]; ~ *и уф инсáнут шо би́ле нóгу, не можáле да дубли́жат ду нéгу, застоáле пу стрéата тáму шо би́ле, и гу кринáле, и расипувáле носи́лото на шо лéжиши тóа бóлин човéк* [MV,К,283]; 3. 'изедува' ~ *на пчиничките уд "Старто блато", шо не и садат сеа уд вода, тогај лјујту одиа да тражӑт диви свијни, шо ногу и расипувиа пчиничките. Елбет су то пусат они шо гу имаа тогај: можиа сӑл да-ј заплашат на дивите прасијна* [МЕв(Р)77]; 4. 'раскинува, погазува' ~ *бејзте најповикјӑ зӑрди менӑтӑ нӑ живечкӑтӑ и погулеми арџуве се повикјӑ и повикјӑ и расипувӑт (газӑт) нӑпрежните тукмечки и и ближӑт селтӑ ду турвајне* [МЕв-(Р),86] – се работи за текст што Мисирков го запишал некаде во почетокот на 20. век; 5. 'ја одзема силата (на магијата)' – кога тешко болниот ќе почне да се мачи, роднините одат кај некоја вражалка – циганка која што умее да *праве* и да *расипуве* магии, да им *гледе* и да им *пугоде* од што боледува болниот. Таа обично *знае* и *пугодуве* од што боледува, исто така ја опишува жената што ја *правила* маѓијата, кога ја правила и како ја дотурила. Нејзиниот опис "секогаш се сложува" со ликот на некоја сосетка со која се во конфликт; па затоа циганката богато ја наградуваат [ТГ,250] – се разбира дека овој обичај повеќе се однесува на минатото, а во денешно време може да се сретне само во некоја примитивна средина; 6. – **(сӑ).** 'нешто станува негодно, му опаѓа квалитетот', в. **раси́пи** ~ *Господ му рече, оти тридесе години ќи-живуаш, ќи јадиш слубодно секое шеј,*

*шчо не ти расипува здравјето и работата ќи ти биде: да повелиш сăто, шчо је на дун'ата* [ШВ,V(398)]; ~ *а́ко̣ на̣-вр'а́ми не́-ги-по̣па́ра̣ш за̣-да̣-га̣-изва́диш сви́ла̣та, о́н ќи-го̣-прибу́ши. На̣-при́мр ка́ко̣ шл'у́пка̣та̣, ка́ко̣ ко́рка̣та̣ на̣-кикири́кити, и-то́ј с-ра̣си́пува̣ свилата̣, ко̣при́на̣та̣* [ЛС(К),136]; 7. изр.: **он хатăр не расипуаши** (= тој сакаше на сите да им угоди) ~ *тој на свирката и бил много ќамил и така без него не трăгноваха јунациту, дегоде да подат, на што сахат да го викновали, он хатăр не расипуваши* [V,PM,227]; **му-сă-рăсипу́ва ќе́јфут** (= станува нерасположен) ~ *ко́га лигна́ле две́те нăвиче́рта кра́лцкăта ќе́рка му ве́ле: "Да́ли би́ло кăсме́т риба́р су кра́лцка ќе́рка дă-ле́гнѐ?" И де́тто ооп, му-сă-рăсипу́ва ќе́јфут* [ДК(Ран),128]; **ут-тăксу́вăне кắшта не́ сă-рăси́шуве** (= кога некој нешто ќе вети тоа не значи дека ќе го исполни ветеното) [ПД,138]; **расипуве винчанија** (= ја прекинува брачната врска, се разведува) – по селата сѐуште важи старото правило дека "*винчинијата кулај не са расипуве*" [ТГ,195] – ова го запишал Тановиќ поодамна и денеска важи само делумно; **раси́пуа ли́цито** (= изгледа лошо, станува со истоштено лице) ~ *а́ку не пруштáвати на л'у́дито кабаа́тити на ни́х, ни́то Та́тко ва́ш ки ви про́сти ва́ши гре́хови. И ко́га по́стити, ним да си чи́нити кату́ о́паки жа́лови, шо си расипу́ат ли́цито ни́хно, да си пулјат на сфетут шо постат* [MV,K,282].

**ра̣ска́же*** pf 'соопшти нешто, прозбори' ~ *попо се завел воф адин трн да се прошете, а козаро ка го видел, фанал сос сфиролчето да сфире и направил, попо гол и ф-стреди трнето да играе и да скоке...Попо, без да му прогуворе нешчо, се врнал ф кăшчи и сичко расказал на кăшните си л'уде* [ВД-,277]; ~ *а зенгининот му казал: "От кăд тие пари?" Сиромахот му расказал как извадил тие пари. А зенгининот тргнал да оде и тој да си пала кăсметут* [ШС,V(416)]; ~ *а ти́ја пугуле́мте бра́тќја ка-шита́ле, шита́ле и са̣-вăрна́ле на́за̣т да̣-си-и́да̣т до́ма бес-пе́т па́ри. Ко́га виде́ле де́ка пума́лиут бра́т са̣-збуга̣ти́л, гу-пита́ле уткắде на̣јде́л то́лку па́ри. То: му ра̣ска̣жа́ сѐ пу-ре́т* [ВМег(Тр),318]; ~ *ку́сјо вắлк сус-нăве́дăна гла́ва им-рăскăжа́л шо́ а́л гу-на̣јде́ло, а дру́гите̣ вắлци му-риче́ли: "Ни́м сă-ко́си, пубра́тиме, ќ-ă-фа́тăме та: фушки́а и пăрча́ пу-пăрча́ ќ-ă-на̣ пра́вăме!"* [ВД,287].

**ра̣ска́жува*** impf 1. – в. **ра̣ска́же** ~ *от тамка, па кинисали да одат, да питат друг. Врвели, врвели и стрители адин стар вол. Офчарут и на волот му раскажуве как било и што било, но и волут му рекăл: "Немаш фајда, ќи те изеде, зашчо дун'ата сега е таква"* [ШК, V(429)]; 2. – **(са̣)** ~ *Ти́на па ста̣ на́ла но́гу у́бава мо́ма, ка́ку ви́ла. За̣-не́јнта убави́на дắлгу вре́ме са̣-ра̣ска̣жува́ло* [ВД,277].

**раскали (се)*** pf 'се наводени, стана кално' ~ *мори, дворе мете млада Марковица; [дворе мете, мори, дробни саусı роне; [мори, дури дворе ми се раскалиле; [а дугледа Кралевиќе Марко* [БМ,45].

**ра̣ска́пе** pf 1. 'искрши, раскине нешто' – в. **раска́пува (сă)** ~ *зми́ја̣та̣ ро̣-ве́јќи та́му, до̣јде́ла̣ до̣-н'а́ко̣ј зла́то̣, до̣-н'а́ко̣ј па̣ри́. Н'а́ко̣ј ќу́п с-скăрши́л, лиже́јќи мно́гу, мно́гу*

*вр'áми и-с-истурúли пạрúти, рạ скạпáлọ тóạ и-с-турúли* [ЛС(К)-,128]; ~ *вéли нá нивјáстата: "кú úдими сегá нá хóрото, двáта да си фáтими! Јáзе кожáта ки га клáм на еднá стрáна, и да нé си лáха дá га изгóрјат кожáта ми, чá сéтника ки мù тéраш, áма дýр нé раскáпиш железни чúжме, нé ки мóжиш да ми нáјдиш!"* [V,P-M,131]; ~ *чобана л'уто кăлн'аха: [– Јут бог да најде Богдана; [три години Богдан да лежи; [три пустели да рăзкапи:[три вăзглави да рăскăца; [и пак душа да нă придаде* [БД,163]; ~ *прија ти диплат лудо ле! [Мăр да си здрава, здрава и жува; [да јă раскапеш, да јă кердосаш; [сăс свекра лудо, свекар свекрва; [с зăлви деверја, с зăлви деверја* [Б(С,ДХ),22]; 2. 'убие, уништи' ~ *óн рăзбрáл до:-чúне. Уд-зúдо дéтто, кăлвáјки, кăлвáјки гу-утăпáл. "А-бé, дéка-ј бă-Лýдо дéтто?" "Ми нéли ми-кăжáте до:-рăскáпум? Ас уд-зúдо гу-рăскăпáх, гу-утăпáх"* [ПД,(Ник),-163]; ~ *зел да вике: "Излез, кума лесо, ти дунесех кукошките!" Лисицата, кату чула, излезела и офчарут туруве от врећата кукошките, а излезели двете кучета, га фанали на лисицата и га раскапали* [ШК,V(430)]; 3. 'кога ледината некој ќе ја разработи, ќе ја претвори во нива' ~ *тó-ј цéлина, гă-убăрнáли, гă-рăскăпáли, гă-утвурúли, нăпрăвúли нива за сéјне* [ПК,2(Грам),78]; 4. 'врши голема нужда' ~ *извáдјо: вóнка, нéк сă-рăскáпе, мăри* [ПК,2(Гăр),99]; ~ *е нáпкумтă, му-сă-удúло пу-нýжда нă-твá дéтăнцто, а пă-тáа пупăдúкăта, нă-пóпо жéнă-му ричéл: "Лýдо, óднес-о: твá дéте нéк сă-рăскáпе"* [ПД,(Ник)163]; 5. сп. израз: **Céј̑ тýка, раскáп-сă** (= остани онаму каде што си) [ПК(Гăр)].

**рạскáпува (сă)** impf 1. 'се испокинува' сп. **раскáпана руба** (= испокинати алишта) [MS,s,96]; 2. 'се растура, се расипува' ~ *тăкá сă-рăскáпуве кăшта уд-душмáне*; – в. **рăскáпе** [ПК,2(Гăр),99].

**рạскáре (сă)*** pf 'почна да се кара' ~ *сúн-му нă-Птрýш и та: Пéна нă-Прóјче и óна ут-кăде нáс, ут-кăде свáтут Грóзде нúкуј. Е, нá:м, шó, фáјќăт, му уттигнáле иднă-фóртума, а-уттигнáле зă-дă-нé-вăрвăт. И та: Мăрýшка дáм у-тá: фóртумта, сă-рăскăрáле, сă-рăстăркăл'áле, сă-рăзбурúле* [ВМег-(Цăр),320]; ~ *имáло нéкуј двýјца млáди, мăш и жéна, млáди чувéци. Живијáли нóгу ýбуво. И ѓáвуло, тó: дă-сă-вăрте цéла нидéл'а тáм. Дéсит дéна сă-вăрте тáм кулу нúх, зă-дă-мóже дă-им ствóре нéшто, дă-му-ствóре, знáче, бел'á, дă-ј-рăскáре* [ПК,2(Коц),348]; ~ *и ѓáвулут стăнáл, си-óде, заминáл нă-гóр пу-Цăрăфте Кýли. И нéка: бáба стáра, брáла сăчки тáм. Нă-ѓáвулут му-вúке: "Дéк óдиш тú?" "Бáбо, ричéл, јáс сум ѓáвуло. Еди-кóј-си чувéк, мăш и жéна нóго ýбуво живéат, сạкáх дă-ги-рạскá-рум, вúке, дă-сă-рăздвó:т"* [ПК-2(Коц),348].

**рạскáруве** impf 'клевети од еден на друг, т.е. прави некои луѓе да се караат' ~ *бăркáл'ка вúкме и нă-нéкаа жéна шо-ј рăскáруве л'ýјто* [ПК,2(Иц),28].

**раскаче** pf 1. 'раздвои работи што биле испреплетани, поврзани' (пр. влакната од косата) ~ *вода да налије, вода да налије, ле цаним; [уд новата чешма, нова ем шаре-*

*на; [сус вода студена, глава да измије, ле цаним; [глава да измије, коса да раскаче* [ТГ,195]; ~ *нă-мóжум дă-с-јаа рăскáчум кóста* [ПК,2(Драг),99]; 2. 'раздвои деца што се маваат со раце' (што се во допир) ~ *ráскач-и тúи дéца дă-нé сă-тéпат* [ПК(Гăр]; 3. – **(си)** 'се отргна, се оддели' (во случајот при полов однос) ~ *тогас тојнака рече "тутуш", и си закачи зет-јут дјавол за нивјастата като куче и кучка, и васа ношт си ма-чиха да си раскачат, не можаха; ги беши страм на свето вунка да изл'азат* [V,PM,98]; ~ *флези дир-вишино нетри; фати зетјут да гу тегли, пак тојнака вели "тутуш", и дервишино си закачи уsат зетју. Дервишино му вели на царју: "аман царју, ету тамука има една стара баба, она знае от мене по-вики. Пусни да га докараш, она можи да ни чини да са раскачи-ми!"* [V,PM,98]; ~ *тогас тури на вогино перото от картало; дојде картало, му донеси едно шише жива вода, и он гу пусна на нив-јастата. И тогас рече "тептер", и си раскачиха сички, си содрăзаха* [V,PM,98].

**расквасе (си)*** pf 'се освежи со гол-тка–две вода, односно со овошје што накиселува' ~ *А Марко си хи зборува: [– Имиро, кадăн Имиро; [помниш ли, мори знаиш ли? [кога бех у вас ратајче; [та се бол'ăн разбол'ах, та ти одица потерах; [да си расквасăм устата? [мăр ти си уми рăките* [Б(С,ДХ),32];~ *на чешма ја срешна едно клето Турче; [на моме си вели, вели ем гојвори: [– Ој ти моме, моме, гиди малко моме; [поднеси ми вода, вода да попија; [вода да попија, уста да расквасе; [уста да расквасе, грло да оладе* [БД,140]; сп. уште: **на-квасе** 'кога се тура вода врз нешто што е суво', пр. сува земја, сув леб и сл.

**расквачe** pf 'кога кокошката ќе почне да пушта звуци со кои дава сиг-нал дека и е време да почне да кваче јајца за да се излуштат пи-лиња се вика дека ќе се **расквачe**' [ТГ,401].

**раскúне** pf 1. 'некаква целост ја напра-ви на делови'; 2. изр.: **сăрцто ми-сă-рăскинá** (= многу се ражалос-тив) ~ *кá о-видéх тăкóф сăрцто ми-сă-рăскинá* [ПК,2(Гăр),197].

**раскладе*** pf 'намести' ~ *"Мар гиди кадăн Тодоро; [зготвила ли си вечера; [вечера на аргатето. [Рас-клала ли си столове?"– "Бате ле, бате Стојане; [ни сăм вечера зго-твила; [ни сăм расклала столове; [цал ден ми дјате викаше* [БД,32].

**расклат'óва (сă)** impf 'се разнишува' [MS,s,96].

**раскл'учуве** impf 'кога нешто што било стегнато, углавено, ќе се ос-лободи од стегите' – односниов глагол се среќава во еден опис од селската економија: **уборникот** е помошна просторија за чување на добиток. Ѕидовите на **уборни-кот (арап-дувар)** ги прават од кал во калапи направени од даски; кога калта ќе се исуши калапот **са раскл'учуве** и ѕидот останува [ТГ,302].

**раскови** pf 'тоа што било заковано го прави на делови, го расипува' ~ *и така са чиниха двата другарја и отидоха аф едно село, фатиха да работет така пу мерамети тука-таму. Един ден тојнака фати една скала да направи: тој га ковиши, он га расковиши, не можа никоја работа на мигдан да искарат* [V,PM,87]; ~ *му вели: "еј*

*море, мајстори, виде динеска как не можахми да искарами двамината една работа малка на мегдан? Тинака ковјаши ... јазика га расковавах, ча јазе сам твојут кăсмет"* [V,PM,87].

**раскопа*** pf 'ја разрие земјата со алатка' ~ *и тјанака са вăрна, отиде на гората; беши умрăкнало. Тамо најде една мрафкана* (погрешно пишуваа: 'мрафка на') *дупка; фати, га раскопа малко онаја дупка, пот неа најде една паратирка* [V,P-M,132]; ~ *уф-Грăмадна мă-интирсириише адно место: мă-јзлăжа адин дедо ут-Пловдиф, дојдин уф-Радуво на-госте. Викум: "Уд-дек си баче ти?" Вике: "Ас сум уд-дол, уд-Грăмадна, ка бигаме уф-адни камине закупах адни пари". Ас уддех там, најдех адни кулишане, рăскупаме каминто, ама не најдеме ништо* [ПК,2(Крец)308]; ~ *и тој нос ч'ас си разбуди, стана, отишел у дома, зема целоцјап та раскопа тамо, да и нал един казан алтăна гол'ами, да по малко, по малко ги износил у дома му скрихом от жената му. Та, дека беши чобанин, стана един гол'ам базирѓанин* [V,PM,170]; 2. 'извади коските на мртовец од гроб'; гл. **раскопа** го запишавме во следново верување: ако некој мртовец цел живот пекал по некоја работа, народот верува дека таквиот мртовец не се распаѓа во гробот: "*и пу десит гудини да ма раскопите, ки ма најдите цал – здрав"* – суеверие [ТГ,260].

**раскопуве** impf 1. 'копа онаму каде што веќе било копано'; 2. 'кога гробот се копа повторно' – во обичајот што го наведуваме е регистриран и гл. **раскопуве**: во минатото се практикувало гробовите на мртовците по 4–5 години да се раскопуваат; освен како *адет* (обичај) гроб се раскопува и кога некој болесник пред да умре на блиските им порачува: *"да не им биде прустено ни на воја, ни на тоја век, ако не гу закопат тамо дека им кажуве".* Кога гробот се раскопува коските на стариот мртовец се мијат со вино и се ставаат во платнено вреќиче кое што се става покрај ковчегот на покојникот и заедно се закопуваат. В ториот начин на **раскупувајне,** како што рековме, се врши по обичај и не е поврзан со закопувањето на нов мртовец. Имено тоа **раскупувајне** се врши само во одреден период – за време на велигденските пости, во саботата од средопосната недела. Штом ќе се измијат коските со вино, во вреќиче се носат в црква и оттаму, откако ќе преноќеваат под иконата на Христос, се носат на гробишта каде што ќе се соберат роднини и свештеникот ќе *пеје*, т.е. ќе стори *помен* и потоа коските повторно се враќаат в гроб (овој обичај се практикувал во гевгелискиот крај во минатото) [ТГ,262].

**раскрени*** pf 'дигне, покрене' ~ *па вии седејтисте на града Јерусалима, дури да си земите пувела уф узори. Да извади на них над-вор ут Витаниа; и раскрана рацити, да благосови на них* [MV,K260]; ~ *на тоа време раскрана Ис... очите му на небито, и ричé: Татко, си наближи времито; славај си на Син ти, и тфојо Син да ти слави* [MV,K,260]; ~ *ка гу придавале на негу Книговитити и Стареити наши на тешко умреш, и гу кувале наврас дăрвото... Туку и ут нас има жени шо ни раскрина на нас, биле дујделе на гробут, да не му а најделе снагата му* [MV,K,334].

**раскри́ва** impf 'ја трга покривката, открива нешто' ~ *нóс дúфуту з'éва кóпану, гу ч'ýка кýцур намúсту Ирингјóт; л'у раскрúва јорѓáн'у, гу гл'éнда кýцур* [MS,t,50];~ *кугá раскрúва, ш'тó да вúди – прускéфал! си пл'éснува рӑнц'ӑт'ạ, трач'ú на áш'тинумúјата* [MS,t,13].

**раскрие (се)*** pf 'се сокрие' ~ *да сӑ вӑрниме па на блатцките диви свијни. Они и тогај, коа беа пчиничките сӑ стрекиа сӑл нојкта; сеа пӑ ич нема. Кӑдӑ прупадна ва толку живина? – Ка ки го питаш на некуј ут силјајнту за во нешто, ки ти пувӑрна, се раскрија ув урманут* [MEB(P),77].

**раскрши** pf 'направи движења со телото' ~ *дете хич са ни отбрало; [л'у го срце прибол'алọ; [та му вили отгоори: – Варај, варај Филип Маџара, [л'ута ма срце прирјаза. [Тој му вили отгоори: – Варај, варај Дете Дукадинче; [раскрши са на л'ао, на десно. [Половина му от кон' паднӑ* [Б(С,ДХ),40].

**раскрӑ́сти*** pf 'убие, стави некого на крст' ~ *и му вéли на Ис...: Удéка си ти? Ис... нé си угувóри úч на нéгу. Му вéли пá на нéгу Пилáту: Нé ми збурýваш? Нé знáиш шо úмам пувéл'а да ти раскрӑ́стам, и пá пувéл'а úмам да ти пýшќам?* [MV,K,293]; ~ *и му вéли на Чифýтити: Ету вáшу Цáр. Па óни а викáле: Крéни гу, крéни гу, рáскрӑсти на нéгу. Вéли на нúх Пилáто: На вáшо Цáр да раскрӑ́стам?* [MV-,K,283].

**рáскӑрснáк** m 'место каде што се "сечат" патишта' – в. **раскӑрсница** ~ *пу-ạдéт сạс мӑртóвц сạ-зạстạнýвạ нạ рáскӑрснáк*; со исто значење се употребува и: **чạтáл** [ДЧ,140].

**раскӑ́рсница** f 'место каде што се вкрстуваат два пата, распаќе'– в. **рáскӑрснáк** ~ *Навéчӑртọ си-утúшле брáтќата пак, пýл'ӑт мóмӑта умрéна. Сéа а-рạспашáле, а-чинúле, нúшто, óти јабӑ́лкто у-мéут муустӑнáлу. Сéга шó-прáвӑт?! Мурéкле нạ-тó гулéмјут сúн, брáт, а-зéле нạ-идну-пӑт, нạ-иднạ-раскӑ́рсница "ќи-а-чýвме"* [БМег-(Збор),198]; ~ *мóмта трӑгнá мéсто дӑ-тéре. Утидé сигá нóго нӑдӑлéко, нӑ-аднá рӑскрӑ́сница; дӑ-кáжиме такá дӑ-óде нӑ-кӑд-Сóлун пӑт, дéт нӑ-слӑ́нце изгрéва* [BK,-283] – во контекстот имаме пример за "лепење" на именките без придавско образување (образец позајмен од турскиот јазик): **óде нӑ-кӑд-Сóлун пӑт** (м. "солунски пӑт"). Овој модел е познат во македонските говори. но овде е поизразито присутен, несомнено поради големиот број турско население сѐ до Балканските војни (1912-1913).

**раскӑрвави** pf 'повреди некого, го стори целиот во крв' ~ *разбојниците, заварват го там. "Е-ех – казва, – кој ни е зел парите!" И фат'ат, фкарват го вӑв стајата, направ'ат го на четири парча. Еј тӑј! Раскӑрвават го, там адӑн черек, там друк черек* [ВДрам-(Кал),334].

**раскӑца** pf 'раскине' ~ *ја тија му вили отгоори: –Нимој са бој Нигрица ојода! [тузи ми е от мајка прикијӑ; [оште рече, рече не отрече; [пристигна ги Јанкула господарја; [кобила што могла с уста раскӑцала; [с уста раскӑцала, с ноги здробила* [Б(С,ДХ),38]; ~ *чобана л'уто кӑлн'аха: [– Јут бог да најде Богдана;[три години Бог-*

*дан да лежи; [три пустели да ръзкапи: [три възглави да ръскъ-ца; [и пак душа да нъ придаде* [БД,163].

**раслан** (< арслан) m, zool. 'лав' ~ *ја покачај се горе високо; [та разгледај си нагоре, надолу; [Москов съ бие със пусти Турчин; [топове пукат, ѓулета капат; [ѓулета капат като градушка; [јунаци падат кату раслани* [Б(С,ДХ),86].

**расланка** f – в. **раслан** [BV,138]; fig. 'силна жена'...

**расне*** impf 'се развива, станува поголем' ~ *изникнала пиринуга, изникнала пиринуга; [расни, расни пиринуго, расни расни, пиринуго; [да-на расниш да-напукаш, да-нарасниш да напукаш; [да-нацъфтиш, да-на пукаш, да-нацъфтиш, да-напука ш; [на-нив'ъсти за-Влигден', на-нив'ъсти за-Влигдн'* [ЛС(К),131]; ~ *мори ајде Милке поскоро дарувај; [на мајчини двори темна мъгла падна; [на зетјуви дворе јасно слъце грјае; [алал да ми чиниш тенката прикија; [алал да ми чиниш шту си ми раснала* [Б(С,ДХ)-29]; ~ *огрјала мсч'ина, огрјала мсч'ина; [крај-Јовановт порти, крај-Јовановт двори;[Јован стои, па-га-гледа, Јован стои па-га- гледа; [расни, расни мсч'ино, расни, расни мсч'ино; [да-пур'асниш, да-угр'аиш, да-пур'асниш, да-угра'иш* [ЛС(К),131]; ~ *та си зехъ дете Дукадинче; [однесохъ го дур при царја; [царица го храни, гледа; [като сое милно чедо; [та си ми расна, нараснъ; [та стана момче гол'амо* [Б(С,ДХ),40].

**расо(у)** n 'горна облека на православен свештеник' (pl. **расунта**) [MS,s,-96]; [ПК,2(Гър),97]; во Мегленско: **раса** ~ *стани, стани, малкај моме; [стига си спало; [либето ти се армаса, за друго либе; [– Ак се армаса, нек се армаса; [нек се кердоса; [јас ќе одам манастирот, гора зелена; [ќе облечам црна раса дури до земја* [БМ,133] – во придружниот контекст во два случаи среќаваме беспредлошки додаток за место: **ќе одам манастирот, гора зелена** (место: '...во манастирот, во гора зелена').

**расолница** f 'солена вода во која се чува зелка, расол' [СК,334]; ~ *бъкърна чаша кулку пулвина кило, зъ-вино и зъ-ръсулница* [ПК,2 (Гър),77].

**расонка** f 'нешто што создава весела расположба, т.е. ја намалува потребата од сон' ~ децата во семејството се *расонка,* тие дома прават весела атмосфера. Децата во семејството уште ги викаат *ѓице берикети* (ноќна добивка) и *"уд Бога благослов"* [ТГ,272].

**расотка** f 'движење без обврски и во весела расположба, прошетка' [ДЧ,63].

**распаден*** adj 'тој што не е пожелен, набркан' ~ *дошло време Френци дошле; [напаунија Долга Маала; [ка дочуја пожарани; [разбигаја горе, доле; [горе, доле низ гората; [като пилци распадени* [БМ,21].

**распала*** pf 'побара' ~ *да риче на них: шо си стреситн така, и зашт'о си расчудити и сь умити уф сърцити ваши. Видејте ръцити ми и нозити ми, шо сам јас, распалајти ми, да видејти ми* [MV,-K,335].

**распари** pf 'раздвои нешто со сила, со сечење' – в. **распоре;** во примерот што следува: *распари срцето* има фиг. значење (= доживување на душевна мака) ~ *ах, ти галапче, галапче бело, срцито ми го распари*

*[ас ќа та лубам, че ас страдавам, че ас за тебе ке јумрам; [твојата руса, кăдрива коса, нибесно слнце как грeје* [БМ,153].

**распашан*** adj 'кога на некого не му е стегнат ременот од панталоните, односно не му е врзан појасот' ~ *ут нивата идам, Недо, на пăтут гу стреќам; [на пăтут гу стреќам душо, твојто стару ару; [твојто стару ару, Недо, пинците ув рăци; [пинците ув рăци, душо, купрал'та пуд мишка; [купрал'та пуд мишка, Недо, голу распашану* [МЕв(Р),98]; – зборов го запишавме во еден опис на облеката: ~ наутро *при убличувајнето* има извесен ред: прво се облекуваат *барнавезите* (вид панталони), потоа *дуламата* (кошулата), и на крај се стега **појасот**. Мажите никогаш не седат *распашани* зашто стравуваат дека ќе ги заболи половината [ТГ,18]; ~ *Ни ходи Димо, сободан* (слободан ?) *хајде; [ни ходи Думо, сободан; [сободан Димо, распасан; [по този поле широко; [по тази сјанка љатнина; [чи шча та, Димо погубјат* [БД,159].

**рạспáше*** pf 1. 'го развитка, односно го истави појасот' ~ *му-а-дáве тá јабăлкта, си-апнýве и си-умрéлă. Навéчăртọ си-утúшле брáтќата пак, пýл'ăт мóмăта умрéна. Сéа а-рạспашáле, а-чинúле, нúшто, óти јабăлкто у-мéут му-устăнáлу* [БМег(Збор),198]; 2. – **(сă)** ~ *бабата рекла: "шта го внеса в худајăтă, каде си ти спаваш, чи ма је страх, да ни го н'акој земе от потано"* (ходник)... *Жената вечерта влела в худајăтă да си легне, разпăсала сă, свалила си гердано* [V,PM,281] – глаголската форма **спава** 'спие' ја немам забележано во истражувањата и мислам дека се работи за позајмица од српскиот јазик, внесена од Верковиќ.

**рạспéе*** pf 'почна да пее' ~ *нăсилéнито éј пóвиќе уф-Арсуво, стáро Крундúрци. Укулу шéјс–сéдăм кăшти сă-нáши, укулу тринáјсе сăпрăдóјдини, áма пáк нé сă-тăквú, дујрăнчáне úма, мукринчáне úма, пá сă-нáши, áма "гăркумáне". Глáвно дрýјсте сă-нáши, тăкá чúсто нáшо гувóрăт, дă–тéј мирáк дă-ј-слýшиш. Сéтне фăтúме дă-пéјме. Ги-рăспиjáх* [ПК,2(Крец),307].

**распени** pf – во случајот: 'размрси кадрици' (?) ~ *паднало се на ирген; [ду две бạби гнидави; [викна јуначе да плачи: – Ој боже, мили боже! [Какăф на заман нападна! Баби си гу мирјаха: – Мăлчи јуначе, ни плачи; [к-иди баба на пазар; [та ки купи билилу; [билилу и црвилу; [ки купи баба вăдици; [ки распени грѓуле* [Б(С,ДХ),32].

**распилáј** pf 1. 'расфрли, растури на сите страни' ~ *за вéзми вúлата у рăнкáта, за распилáј снóпиту у враш'úлуту, за вéзми кóниту, за ха напýј* [MS,t,66]; 2. – **(сă)** 'си замина'~ *утúдуха у ч'éрква, сă винч'áха, си дóјдуха думá и сă-распил'á инсáну* [MS,t,18]; ~ *кá тăргнáме дă-бéгме, сă-рăспилијáме кóј нạ-дéка, тạ сă-нăјдéме нúạ уф-Стрýмица, чáк* [ПК,2(Гăр),197]; ~ *така едни цsvaримонии са прајат тамо. Сетне фаштат бабите ракиа пиат, по ракиата јадат, пиат. Тогај са чинува един гол'ам зиефет, гозба. Кату за си распил'ајат жените, тогај зентјут за стани, за пој да акалеса јунаци спроти него* [V,PM,247]; ~ *кóн'у устáна на цáр'у на двóру; и сă распил'áха ш'úч'кију инсáну* [MS,t-20]. Во последниот пример со кој

го илустрираме заглавниот збор срекаме неправилна употреба на членот: определени се јавуваат и именката и атрибутот што ја определува именката: **сă распил'áха ш'ич'кију инсáну.**

**распил'áва (сă)*** impf – в. **распилáј**

~ *распил'áвам вудáта* (ја разлевам водата), уште: *распил'áвам брáш'ну* [MS,s,96].

**рáсписка** f 'белешка со која се потврдува нешто' (примено – дадено)

~ *Срдúн-óџа бил мýдар и-сúти гọ-бăркăт. Дóбро. И он шó прáј? "Сúти ми бăркăт, сúти". Оди уф-Бạлгáрија, нéлu грạнúчат Тýрција и Бạлгáрија, зéма дúн вагóн зéмл'а. Га-купýва сạс смéтка, рáсписка* [ЛС(К),120]; ~ *вáжно ќи-ми-дáјти документ; смéтка, рáсписка, пчáт, óти кýпна уф-Бạлгáрија зéмл'ата* [ЛС(К),120].

**распúсува (сă)** impf 'се избришува напишаното, се менува (станува неважно)' ~ *и да му рич'éш' на ч'урбаџ'úјата: éб'ăлуту ч'éрну стáнува и ч'éрнуту б'ăлу стáнува, пúсанóту сă ни распúсуваи* [MS,t,15]; ~ *и кáзувáш'и на инсáну óти писанóту сă ни распúсува* [MS,t,18]; ~ *гу брка Гóспут' да пóј да гу нáj, да гу пúта: éпúсанóту сă распúсува ú сă ни распúсуваи* [MS,t,-14] – во врска со линеаризацијата прави впечаток местото на кратката заменска форма којашто е одделена од глаголот со негацијата: ***сă ни распúсува.***

**распúта*** pf 'се распраша за нешто'

~ *а пуштúле Чифýтите ут Јерусалúма Книговúтите и Левúтите, да му распúтат на нéго: Тú кój сú?* [MV,K,252]; ~ *и му са кажа, да не си арниса; да и кажа: шо не сам Хр... Да му распитаа: шо си?* [MV,K,252]; ~ *бéши субóта, кóга правú Ис... кáлут и утфорú нéговити óчи. Пак му распúтат на нéго и Фар...-те, кá си упулú?* [MV,K,259]; – и во трите контекста имаме случај на употреба на кратката зам. фор. за неправ предмет 'му' наместо акузативниот 'го': **да му распúта;** во поретки случаи се јавува место множинската 'ги':

~ *чýнки па Фар...-ти бéа си субрáни тáму, му распитá Ис... на нúх, éм и вéли: Кáк вéлити вúа за Христос, чúи сúн да бúди?* [MV,K-,259]. Сп. уште: ~ *распúташи на нúх: Кóга си úдихми пу пăтут, шо си расчудúхти мигу вáс? Пак óни мóлчиа, óти мигу них си раскарáле скрúшно уф пăтут, кó–ӥ пóгулéм ут нúх* [MV,K,303].

**распитýва** impf – в. **распита** ~ *и тјáнака фатú да гă распитýва хéнтрава ѝ: "áм от дéка тóлко, мáри сéстру, добúхте тези рабóти?" И тјáнака кату жéна са исмáли, га извадú от сандăкот óнája кутúјка и га кáзува нá хентрава ѝ: "ету, мáри сéстру, сос тája кутúјка сúчку добúхми!"* [V,PM,149]; ~ *áнџак мă-рăспúтувиш* (постојано ме распрашуваш) [ПК,2(Гăр),20]; ~ *хабер ми је дошел от главеницата; [за друг сă и главила; [за друг ста са жени. [– Сину л'о, бре Стојане, питај распитујај; [да не са пусти лафа. [– Мајо, мила мајо, не сă лăфа мајо* [БД,84].

**расплака** pf 'почна да плаче' ~ *Ис... кáк а видé на нéа шо плáкаши, и на Чифýтити шо си дујдéле су нéа шо плакáле и óни, си размати дýшата, и си путрисé снáгата му, и ричé: Кăди гу кладóхти? Вéл'ат на нéгу: Афéнду, éла да вúдиш. Расплакá Ис...* [MV,K,287]; ~ *отринтá му насúпали на еднó вăршúло по*

*една́ мја́ра от фрет се́мјата и го нака́рали "до у́тре ра́но ако́ мо́жеш да гу́ отбе́реш – ха́рно, и шта та загоби́ме", та си отишли́. И като́ са стемни́ло, распла́кал са, што да пра́ви* [V,PM,258]; ~ *нивéстăта ă-кăчу́вăа нă-бри́шкăта* (= убава коњска запрега на две тркала). *Му-пéја бăшка́ пéсни нă–тá, сви́ра зу́рлите жăлуви́ти пéсни. Ко́а ă-кăчу́вăа му-пéеја та́ква пéсна шọ-ă-и́мăа ут-ста́ро врéме о́ште... ко́ј ќи-чу́ише, си́те ќи-сă-рăспла́кăа* [ВЕв(Ил),307].

**расплакан*** adj 'тој што е тажен, со солзи на очите' ~ *гла́с се-чу́је от-Солу́на,] от-Солу́на до-Куку́ша, [си́те ма́јки расплака́ни, [и со цўр-но облечéни, [си-го-жа́л'ат Го́це Дéлчов, [Го́це Дéлчов, мла́д војво́да* [ПК,2(Мор),235].

**распл'ати** pf 'распушти' (коси) ~ *распл'ати Јано, распл'ати; [кавурски једри пличонки* (плетенки на коса); *[јопл'ати Јано, јопл'ати; [кадăнски дребни пличонки...*

**распо́ре*** pf 'со сечење отвори дупка, односно раздвои на делови нешто што е споено, односно сошиено' ~ *тримина браќă, утишли да ги ловет и зафчас ги фатили, та двете риби продали на един евреин, пак еднăтă запрјали за тјах си. Пого́л'амија брат зел да ја распоре и нашал в корема хи еднă чаша* [V,PM,285]; ~ *и фăрли про́с* (sic!) *окно́то адна́ зашиена то́рба и штéше сабо́ри* (пишува: 'саори') *кăштата, като́ фăрли то́рбата. И охчéре ста́на та е ра́спра* [ВДрам(ГБ),333] – на редакторот на Зборникот на Верковиќ и во овој и во други случаи предлогот **прос** (< 'през') му се чинел нејасен, па запишал и таму и тука (sic!); меѓутоа според наши сознанија ваквата форма на предлогот е реалност.

**распо́рне*** pf 1. 'расцепе' (во случајот дрво), ~ *оти́де а́ф нид'а́л'а, зема́ и една́ балти́а, от кру́шата па́ри да тéра. Оти́де, га распорна́ кру́шата, га вéли: "кру́шо, ја да́ј ми пари́те, и́ли ки ти сéчам!" Кру́шата, ка́ту кру́ша, ка́к да врéви, и о́н, кату барли́в што бéши, фати́ сос балти́ата да чу́ка* [V,PM,125]; 2. 'отвори дупка' (пр. во стомакот на човек или животно) – в. **распо́ре** ; ~ *те ко́лку одри́јаха, то́ј хаба́р нéмаши, и едно́ч салди́са прет ни́х сос но́ктите му еди́н човéк, го распо́рна и гу изја́ди* [V,PM,24]; ~ *извади́ са́бјата, га закла́; дур да сти́гни да га зако́ли, едно́ту ма́лку гу изја́ди и, дур да го глăтни, то́ј сос са́бјата га распо́рна змиа́та, гу извади́ ма́лкуту жи́ву* [V,PM,23] – во овој, но и во др. контексти придавката **малук** често се среќава поименчена со значење на 'дете': **гу извади́ ма́лкуту жи́ву**.

**рạспра́ве*** impf 1. 'раскажува, објаснува' ~ *о́н ѝ рạчéл: "Ту́ и́миш ниша́н, уддéка тé-ј то́ ниша́н?" "Ма́јка рạспра́више, нéко врéме, нéкуј тăрго́вạц дујдéл нạ-трéтта вéчạр, ка-видéл о́ти бăбéк и́ма, зạма́л мạ-нạдạна́л во́нка нạ-ко́ло, бạга́л"* [ВД,278]; ~ *на́шта и ва́шта би́шка би́ле сéстри, мă-тира́а дạ-ạ-зéам на-скани́ска (криштéнка). Измиј-а, рéкăл, со́реди-а, ја́с ќă-а-зака́рам. Кă-дујдéл мăжут и́, му-рạспра́ве о́ти би́шкạта а-дạдéла* [ВГ(Мир),274]; ~ *фа́ште Ту́рцте, ги-затво́ре уф-џами́-та и фăрле две-три бо́мби; фа́те жéнте су сѐ дéцта ф-нéка пле́мна, сла́ма туру́ват и напрăскуват га́зја, и зăпа́-*

*л'ват, и изгорăт нă-Тýрците. Имше адна, га-спасил нéкуј бикáр... óна дé-ј тýка ќи ти-рăспрáве сè* [ПК,-2(Мор),218] – во текстот имаме употреба на перфективен презент, необична за литературниот исказ: **фáте жéнте су сè дéцта** (место 'фаште'); ~ *и вóа, лăжáчут му дáве двé јáјца и гу нạкạ рáл да-и-кваче. Мистéки се ут студинилото, имáло силăн вéтăр, никуј кáмăн сă–истркáл'ăве, скукнáл зáјац, óн гу лагáл мýле и фатил да вике пу нéго. Кă-дујдéл дóма, жéнта гу-пите, а-óн и-рạспрáве сé* [ВГ(Мир),274]; 2. – **(сă)** 'се кара, се објаснува гласно' ~ *ус-тáа дýј-нăна* (несериозна, нетокму) *ли ќи-сă-рăспрáвиш* [ПК,2(Шек),40]; ~ *сè сă-кáре, сè сă-рạспрáве... ќи-бúде нéкаа бил'á* [ПК,2(Гăр),195]; ~ *шó бúше тóо викне уф-вáска, ус-кóј сă-рăспрáвăхте* [ПК,2(Гăр),155].

**рạсправиа** f 'гласно недоразбирање' ~ *имше адна рạсправиа, áма нéкăк сă-јскубáх* (зн.: избегах) [ПК,2-(Гăр),196]; ~ *мéн ним дă-мă-бăр-ќте уф-тáа рăспрăвиа, áс нé бих ус-вáска* [ПК,2(Гăр),157].

**рạспрáуве*** impf – в. **рạспрáве** ~ *е, нéли ти рăспрáувах удéве, кá бигáме сăто сéло с-испрăзни, ги-фăтили, ги-зарубили тиа шо-устăнáли... И-них ги зăлóват тáм, ги-нăпăлнувăт уф-кăштта, нăпрăс-кáли гáзја. Сакáли нéкуј дă-јзлéзе, бúле глáфте му-били гóре... за-дă-испáднат уд óгино. И-тăкá уста-нáли глáфте изгóрни нă-грéјте, óсум дýши. Тиạ сă-Балџифте и Тáнăфте* [ПК,2(Крец),312].

**рạспрéгне*** pf 'го ослободи добитокот од запрега, односно од јарем'; opp. на 'впрегне' – односниов глагол е забележан во текст што е извадок од сторијата за маките низ кој минале бегалците за време на В тората балканска војна 1913 г.; ~ *чико имáл бúбулцка кóла, гă-тувạ рил. Турил шеј тăкá зạ-путрéба, зă-дéцта дă-с-ублéчуват: јургáне, ирáме, килимчта, тăкви рăбóти. А мáјка-ми турила шéј нă-нијнта кóла. Ниạ пó-мăлéнките: áс, Шил'ка, Трăјáн, мáјка нă-кăчила нă-мă-гáрто. А тиă двéте óдат, гулéми: дóд-Лика и дóд-Рáјна. И кá фăнáли дă-пáѓат тăкви шăрпнéли* (парчиња при експлозија на топовски зрна), *тóгăј нéмше арăплáне, и тýк уф-Дубрушинската рéка рăспригнáли кóл'те, пуштили бúбул'то, избигá-ли сме гóли, бóси, шó сме имáли нă-гăрбо, тăкá* [ПК,2(Гăр),321]; ~ *орал дјадо на ливаде; [чуло му се дребно хоро; [та распрегнал чифт уолове; [та јотиде на хорото; [на хорото, на дребното; [та са фати до момите* [БД,63].

**распрете** pf 'размеша пепел во која има жар, односно го симне горниот слој од некоја мешавина од ситни честици' – сп.: домаќинката кога наутро ќе стане ќе ја *распрета* пепелта останата од ноќта во која има *зариено* жар, ќе го запали оганот [ТГ,17].

**рạсприм'áни (сă)'** pf 'се расоблече' ~ *"расприм'ạни сă с'éтн'ạ, извади рýбит'ạ, дáј ги на м'éн'ạ, у дисáјќу клáд' ги, нáдини си ги в'éткит'ạ рýби"*[MS,t,33]; ~ *и сă прим'ăн'а сăс нăс рýба кутo слăнциту К'е-л'éш'у, јáхнува кóн'у пу пулáтата, ин'é вóлти му прáви и сă запира, сă расприм'ăн'а* [MS,t,37]; ~ *рече на Зарзавила: "ти са мол'а, брате, извади ма жив от бунаро, да јаз да бидам саја, ти да бидиш на татко ми син, и ако умра и пак да стана, тогај да му кажја на татко ми!" Тогај гу извади вунка та си*

*распримени дјатенто харните руби, и са примени Зарзавилата* [V,PM,156]; ~ *земал една кучиа и отиде на оно грат, дека живејаши богатиот, вунка от градот остави кучиата и си распримени царските дрехи. Си облечи сос вретенарски дрехи* [V,PM,73]; ~ *сӑ распримʼа̣нй ут нáс руба* (= ја расоблече онаа облека) [MS,s,96].

**ра̣спрӑсне (се)*** pf 'се разбега на различни страни' – значењето на глаголот го среќаваме во следново спомен–искажување: ~ *а-бé, дéѕ̣та сјустӑвúа чувéѕ̣те. Ја́ ткá, нӑмóж до̇-нóсе жéна, нéкуј вујнúк гу зéме, гу-тýр нӑ-кóјно, нéкӑде áк сӑ–нá̇ пá ќ-ин-гу-дá̇... Удúме цéл дéн, нӑ-дрýѓо̇ дéн, нӑ-втóрјо̇ дéн пá сӑ-нӑјдéме сӑс-тáтко, мáјка, тáм кӑде Симитлúа...нéм гáре, рӑспрӑснáл се нӑрóдо* [ПК,2(Мор) 219]; ~ *сӑбрал беша дели Димо; [сјурмашка ангарија; [расрди се Свети Јано; [та јотиде при Петрови; [– "Јој ти мили Свети Петар;[; хајт да идим на нивата; [на нивата Димовата; там да грмним, там да трјасним; [да распрсним Димовата; [Димовата ангарија* [БД,25].

**распулја*** pf 'разгледа внимателно' ~ *најстина пӑтникут шо има пуминато по тува и белки застанато, да гу распулја чуднјут извор, шо така, ич нечикано му испаѓа прид иден "паметник"* [РЕв(Р),69]; ~ *и-нусéла на̣-нúвта и и клӑвáла да̣-лéжат пут-éдна гулéма̣ крýша. Арну-ама кóга дукимасáл един смóк и са–дуближúл ду-дéѕ̣та. Кóга распулúл на̣-лéву – на̣-дéсну дéка нéма нúкуји са̣-умýтал о̣кулувра̣тчúјнта на̣-дéѕ̣та* [БМег-(Трес),205].

**ра̣спурéде*** pf 'смести некого некаде' (во случајот на спиење) ~ *тáа вóјската пу-рéкта, аднú заминáа за Кýкуш дерéк, нé зӑпрéе ду-рéкта, а па адúн клóн ф-нáшто сéло завӑртéа. И ги пӑрчикáме – куги дéѕ̣а... Ода̇ пу-óсӑм дýши тугáј бӑлгӑрските вујнúци, пӑто цéл гу фáќат... И тáа вéчӑр рӑспуридúа пу-кӑштте, прӑспáа вујскáта* [ПК,-2(Мор),217].

**распус** – изр. 'кога нешто ќе биде уништено, т.е. ќе престане да постои' ~ *мóјо тáтко жнúјаа ду-пӑто, ду-ѕ̣адéто. И вӑрвӑт вујнúци и вúкат: "Чúчо чúја-ј тáа тáјфа?" Тáтко вúке: "Мóја-ј". "А-бé, ти-си-лýт, бéги дóма пóскóро..." И, ут-тáм, нӑ-футринáта тӑргнáхме дӑ-бéгме. Имахме стóка: óфци, кóзи, úмахме вӑлóве, крáви, бúвуле, кóјне, мӑгáре. И устӑнá, сѐ рáспус уддé* [ПК,2(Шек),278] – уште една тажна приказна на бегалците од Кукушко (1913 г.); ~ *шó биринѕ̣ýк* (свилен конец, свила) *úмахме дóма, тӑкá уддé рáс–пýс* [ПК,2- (Крец),-23].

**распусна** pf 'испрати' ~ *ел си нема сирак Иван; [нито мајка, нито татко; [л'у си има девет сестри; [девет сестри в девет града; [десета бјала Рада; [тја беше книжовница; [та исписа девет книги; [распуснӑ ги в девет града* [Б(С,ДХ),46].

**Распуштéн** top. 'име на извор' – превод од библиско име ~ *и пл'ујнá дóло, и правú кáл ут пл'ýнката, да му а липú кáлот уф óчите на слéп'от. Да му ричé на нéго: Оди си, мúи си на З... (шо му кажýват Распуштéн)* [MV,K,258] – проширена употреба на предлогот 'уф' (во) кога упатува на нешто што е надвор, а не внатре, наместо 'на': **му а липú кáлот уф óчите.**

**распӑнт'** (и: **распӑт**) m 'место каде што се пресекуваат патишта, распаќе' – в. **раскӑрсница** ~ *са пуч'ӱ́ди пнивматику, му вилú: "ти да пóш' на идúн распӑнт' да с'ӑ́ш' бустаннӑ́к и тó за прумúна, за гу запúраш' да му дáваш' пу инá ли-бӑнúца"* [MS,t,43]; ~ – *Мӑр скриј ма, скриј ма, миличка мајо; [Де да те скрија миличка керко?; [Мӑр скриј ма, скриј ма на десни пазуви; [кон' ти пригаждат, кош ти похлупет; [на кош ша стӑпниш, на кон' да јахниш; [на пӑт да идиш, на пӑт на распӑтјӑ* [БД,55].

**ра̣спӑрдáше*** pf 'изнатепа некого на брзина' ~ *ближнáл пӑ́рстӑно, ај го кóјно, кáк му сӑ-кáче и прӑвӑ́-руве. Вујнáта ка гл'ӑдáла, сӑ-чýде, н'ó: знáт кóј еј. Тáм рӑспӑрдӑшúл сúчката вóјска óн. И-пá-с буднýве кóјно, сј-óде* [ПК,2(Мор),231] – во текстот лексемата **вујна** се јавува со значење 'војска'.

**Рáста** top. 'напуштени ниви во реонот на Тисово, Драмско'; Ј. Иванов на-зивот го изведува од **храст** [ЈИ,М ...,182].

**раствори** pf 1.'отвори' (врата) ~ *та кога беше на Косово Поле; [тешка дремка гу нападнала; [та искара дренова пиштел'ка; [та за-свири желно, тӑжно; [зачула го сестра му Марија; [та си рече на нејзини халајки: – Стан раство-рите мали порти; [де си иде мојто брата* [Б(С,ДХ),43]; 2. – **(се)** 'се "отвори" небото' ~ *фанаха мамо заклаха, [едно ми дете на мама; [куга се дете колеше; [черна се земја цепеше; [куга се дете пе-чеше; [син'о се небо раствори* [Б(С,ДХ),15].

**раст'é*** impf 1. 'станува поголем, се оформува: **а.** за живо суштество – човек, животно, растение' ~ *д'éн' за д'éн' раст'áш'и мáлкуту и мéш'л'ӑнтáта раст'áха* [MS,t,16]; ~ *И ут-тáм ќи-замúниш нӑ–гóре úмше едná* **Ра́дӑва Чéшма** *му-вú-кихме, ýбуво мéсто – бузалӑ́к, стóка да̣-пáсе. Сéа сè бúло изóр-но. Бузалӑ́к, вúа му-вúкте тýк са-динáк, тýка стрýмичко* **садинáк**. *Нúӑ* **бузалӑ́к** *му-вúкиме, тóо рáсте а тóлко* [ПК,2(Коц),349]; ~ *Ивáн и Тúна уста̣нáле при-дéуто. Он са̣-трудúл да-им-ги-за̣мéне рудúта̣л'то, а óни ра̣стéле и са̣-пра̣гутвувáле зӑ-пóӑрӑн живóт* [ВД,277]; ~ *нӑ-дéте мóјш дӑ-рéчиш: жугл'áн н'áдин; зé дӑ-жýге, зé дӑ-рáсте пулéка, пулéка. То: дӑ́рвце шó нé фирéјше, жугнá...жугнá дӑ́рфцито гáре и чувéко е тӑкá, шо бúло жугнá* [ПК,2(Грам),241]; ~ *Мӑ́жо бил рибáр и чéсто ýдил на̣-лóф, а жéнта уста̣нувáла дóма. Дудéка тáткуто лувúл рúби, дéца̣та си-играјáле кра̣ј-ѓóл'о. Та̣кá уф-úгра ра̣-стéле* [ВД,276]; **б.** за: коса, заби, нокти: ~ *тóо нóхут мӑ-бóле, сјáа вúј кá рáсте нӑ-крúво, éм нóго-ј јáк, úч нé сӑ сéче, сӑ́нки тӑрнáк* (копито на овца) [ПК,2(Крец),117]; 2. 'се труди околу нешто за да порасне' (во контекстот имаме непреоден глагол употребен како преоден) ~ *јас гу раст'éм мáлкуту; јас гу нарáстух мáлкуту* [MS,s,96]; ~ *брáту, бугáтју нé сáка дӑ-сӑ-вúдӑт нúкӑк. Е, тó бугáтјо сè су-бугáти л'ýѓа. Сирумáу су-дéцӑта пúта, скúта, зӑкӑрпéно... Су-зéле, су-трéва и-рáсте дéцӑта* [ДК(Рак),152]; 3. fig. (за неживо суштество: куќа, семејство) ~ *не трибувӑ дӑ зӑбравӑ и "усӑрдието"* (Мисирков го ставил во наводници зборот, бидејќи не е народен) *нӑ субӑштӑ уф турвајнту нӑ селту:*

*он битивијă му кăжувă нă бегут, оти ут там и ут там силјајнту имăт ногу кјар а па зă негу ништу; оти от то и то сака дă се зевă повикјă, оти кукјите му растăт* [МЕв(Р),86].

**растек*** m 'мерка за должина' (педа?) ~ *опусни ми л'у десната рăка; [јаз на бога да се помол'а; [та отпусна му десната рăка; [та не каза: "Прости ми боже!" [ами каза: "Поможи ми боже!" [та го фати с десната рăка; [та си удри Хрватин од земјата; [читириесет растега в земја нагăчи* [Б(С-ДХ),44].

**растере́*** pf 'почне да бара, да пребарува' ~ *а бе́, ре́кăл то́о де́тто: "Не́миш-ли ти́, рăсте́р-се, не́куј пулви́н дина́р, а́дна кру́на ли, нăмо́ј кăсме́т, а́с дă-јгра́м". То: сăрăсте́ре, то: пăрăхутчи́та најде́л а́јн дина́р уф-не́го. "На́, ре́кăл, фăрли на-тво́ј кăсме́т"* [ПК,2-(Ним),272].

**растече*** pf 'почна да тече' ~ *тја́нака би́ла самови́ла, че́каши да зе́ми во́да. На онова́ ча́с изл'а́ваши ла́мјата да га изја́ди. Тога́с дја́тето една́ топу́зка га удри́, га утепа́. Тога́с води́те расте́коха, зема́ самови́лата во́да и гу зема́ и дја́тето на не́ја на́ го́сти* [V,PM,134] – предлогот **на** во македонскиот јазик има широка употреба, во говорите што се предмет на нашиот интерес оваа појава е уште пораширена, во случајот се јавува наместо предлогот 'кај': **гу зема́ и дја́тето на не́ја на́ го́сти**.

**ра́стин** adj 1. 'оформен, пораснат'; 2. изр.: **уф-ва́лта-ј ра́стин** (= се кажува за висок, буен младич; сп. **валта** = влажно место каде што има бујна вегетација) ~ *ко́лкуф-еј, уф-ва́лта-ј ра́стин, вра́тта н'оо збúре* (= не може да помине) [ПК-,2(Гăр),207].

**ра́стине*** n 'оформување, развивање, како природен процес' ~ *уф-урú-јсто ра́сте, тре́ва-ј, га-пле́ват да не́ му пре́че уф-ра́стинто на-ури́зо* – станува збор за тревата **ко́шуви́ца** [ПК,2(Грам),60].

**расто́пи*** pf 1. 'со загревање направи нешто тврдо да премине во течна состојба' ~ *оти́де на́ жрја́пчето, са пита́, и жрја́пчето му ве́ли: "да и́диш да ку́пиш четири́јси о́ки смо́ла и четири́јси ко́жи от ко́за, да расто́пиш смо́лата и да ги нама́каш ко́жите со́с смо́ла"* [V,PM,124]; ~ *и му пура́нч'и на д'а́т'ату: "с'е́ напо́сл'ат м'е́н'а да иди́ш'... заш'то́ а́ку по́ш' на висо́ку, ут сла́нциту и́сă раступ'а́т крила́та"* [MS,t,58]; ~ *и гу угр'а́ сла́нциту, му ги раступи́ крила́та и фа́ти да па́ж'да* [MS,t,58]; 2. **сă раступи́х ут зно́ј** (= се препотив); 3. 'се одделува' [MS,s,96] – последново значење го немаме регистрирано од други материјали.

**расточи** pf 'почна да суче кори (за зелник, баница)' ~ *Јано ли, Јано, запригни Јано; [запригни Јано, скуте рăкаве; [чилки ти дојдат селцки јаргати, [расточи Јано тенка баница; [Јано ле Јано мари јубава* [Б(С,ДХ),17]; ~ *Бог да убиј питела; [чи разбуди бабата; [да расточи зелника; [от три хамбара брашното; [от три чешми одата; [от три мандри* (бачило) *маслото* [БД,65].

**растре́се*** pf 1. 'придвижи нешто, направи да се тресе' ~ *ќи-ј измо́лѕат о́фците, ќи-прăце́дат мле́кто... Ка́ гу-путси́рувиш нăдно́ч ќи мутýриш мăја́та. Ка́ ќи-му-ту́риш мăја́та о́но ќи-сă-фа́те. Ка́-ќ сăфа́те се́тне ќо:-ту́риш уф-циди́л-*

*ката. Ќи-гу–ра̌стре́сиш та́м су́ринто* [ПК,2(Пл),255]; 2. – **(са̌)** 'се разниша (нешто)' ~ *е, та̌ка́, кужу́рци ќи-си-ј-на̣ста́виш та́мка у-идна́та со́ба и о́дра̌та ки-ј-исфа̌̄рлиш до́ло у-гу́мнуту... и пу-идна-нидѐл'а ќи-си-ј-бе́риш кужу́рцте, укулу свит-Тру́јца ќи-по́чниш та́м, ка ќи-си-а-ра̣стре́сиш си-ј-бе́ријме кужу́рцте* [БМег(Збор)201]; 3. 'многу се исплаши, се вознемири' ~ *о́ш ка́ о-виде́х са̌-растрисе́х* [ПК(Га̌р)].

**ра̣стре́син** adj 'загрижен многу, насекиран' ~ *дујде́ ра̣стре́син, пузилине́л, на̌-мо́јш ла́ф да̌-му-ка́јш* [ПК,-2(Га̌р),189].

**ра̣стре́суве*** impf – 1. в. **ра̣стре́се** 1.~ *пу́лиш, пубиле́ла бу́ба, ца̌̄рве па́ дру́га ве́јка и то́лку ќи–са-на̣пра́ве са̌̄те ве́јки напа̌лне́ти... и та́ ви́ке ки-са̣-испи́ка са̌̄та на̌јс-ве́јкте и ќи си-изви́е кужу́рци и пу-идна нидѐл'а ви́кијме ќи-а-ра̣стрису́виш ве́јкта-бу́ба̌та, ки-си-ј-на̣кла́виш у-идна́ уда́ја* [БМег(Струп),201]; ~ *ко́га са̌-изма̌̄лзе, са̌-исце́дуве и по́сле, ко́га е о́ште то́пло, са̌-туру́ва̌ су́риште и са̌-туру́ва̌ на̌-то́пло ме́сто да̌-са̌-фа́те, и по́сле са̌-туру́ве уф-ца̌ди́лка̌та, са̌–исце́дуве, са̌ ра̌стре́сува̌ не́колко па̌̄ти дуде́ка са̌-исце́де* [ПД,(Ник),156]; 2. 'многу се возбудува, се нервира' ~ *ни́м ма̌-ра̌стре́суви ба̌рим ти́* [ПК,(Га̌р)].

**растропи*** pf 'искрши' ~ *тогас богазјајту* (сватовите). *за извадат нивјастата дол, за тра̌гнат кон'ут, за вјахни нивјастата, за си поклони каде каштата и три па̌нтја. После за растроши един кулак от ониа, што сторили на пентук, и ки го фа̌рли напрет и назат* [V,PM,250]; ~ *Мино мари, Минушо; [Мина оди за вода; [дели оца по неи; [разигралу конишча; [растрошила стомните; [седна Мина да̌ плаче* [БД,156].

**растра̌̄чка*** pf 'прогони' ~ *блазе́ му шо пла́кат се́га, то́га ки си раду́ват. Блазе́ му на ва́с, ко́га ви пи́змат л'у́дите, и ко́га ки ви растра̌̄чкат, и ки катигури́сат и ки ви изва́дат ло́шо и́ли за́рди Чове́шнуо Си́н* [MV,K,303].

**растува́р'а** impf – в. **растува́ри** ~ *и си ја кла́ди пра̌̄нч'ката на ухо́то, си до́ј дума́, растува́р'а браш'но́ту* [MS,t,78]; ~ *па̣ри́ти ги-кла́л па́ у-жи́то̣то̣. Зна́чи н-ни-зе́ва̣л па̣ри́. Бе́з да̣-зна́а̣т ти́а̣. Ква̣-о̣ти́шли да̣-ра̣ства́ра̣т жи́то̣то̣ па̣ри́ти вне́три. Ва̌̄рза̌ни. Оно́а̣ вр'а́ми та̣ка́ било́, у-ќе́с, на́ли* [ЛС(К),113].

**растува́ри** pf 1.'симне товар од грбот на животно, од кола и сл.' ~ *за дуниса́т сно́питу ут ни́вата, за ха растува́ри на враш'и́луту на идна́ стра́на, за ха сто́ри ста́ва гул'а́ма* [MS,t,66]; ~ *кату ги растовари тамо дарвите в увраjската каштa, падна, умрја. Три дена умрјант лежаши тамо* [V,PM,224] – во текстот имаме пример за проширената употреба на множинската наставка **–и** кај именките од ср. род: **растовари тамо дарвите** (место 'дрвата'); ~ *на́ онова́ брја́ст дојдо́ха една́а бизирѓа́ни сос четири́јси това́ри не́што тимја́н и во́сок, под се́нката разтовари́ха и седна́ли да́ почи́нат* [V,P-M,102]; ~ *за по́да на ни́вата, за ра́стувар'а̣ ура́луту, за ве́зма бујундру́кут, за кла́да на о́лувету, за кла́да кају́ш'ут на бујундру́кут* [MS,t,65]; глаголот **растува́ри** освен со предметот што се симнува се врзува и со предметот од кој се симнува товарот: ~ *са̌-ва̌рна́ле са̌̄та аске́ри. Во́ са̌-сва̣л'у́ва ут-*

*бу́кта и-суби́ра мӑ́ските и-му-и-занцу́ва на ца́рут. "Излѐзи, ца́ре – му-вѐлẹ – д̣а-растува́рме мӑ́ските"* [ВКај(Ран),323]; ~ *за тува́р'ạт ж'ѝтуту на ко́ниту; за по́јат у дума́, за растува́р'ạт ко́ниту* [MS,t,67]; ~ *вилѝ на манџ'о́т-и: "ра́стува́ри дру́гајут ко́н' на пӑ́нт'ут тува́р'ут да ја́хни д'ӑ́думу"* [MS,t,80]; 2. 'ќе роди' (ќе се ослободи од теретот) — односново значење на глаголот го запишавме во следново суеверие: кога жената преде и од вретеното ѝ падне *прешлинут* таа ќе помисли дека некоја нејзина роднина или пријателка ќе ***са растовари,*** т.е. ќе роди, а ако сами од себе се одврзат *прштилата* (врвките) што го држат *ираму* (волнен скутник) и тој падне, тогаш таа ќе поверува дека во моментот некоја нејзина роднина родила [ТГ,366].

**растува́рува*** impf – в. **растува́р'а** ~ *и растува́р'уват чувалето, растува́р'уват ги, остав'ат ги там надоле и адӑ́н са ка́чи го́ре при чорбаџијата (то но́а чув'а́к). И приказвали, приказвали ца́ла нӑш, приказвали* [ВДрам(Кал),335].

**раступ'о́ва (сӑ)** impf – в. **расто́пи** 1. ~ *са раступ'о́ват сн'ӑ́гувѐту* (= се растопуваат снеговите) [MS,s,96].

**рạсту́ри** pf 1. 'нешто искрши, турна' ~ *имаши таму един калкан, кал'а ветка. Тил'ал тури да вика: "кој јунак ки изл'ази калканот да гу разтури сос стрјалка, негу зет ке да чини, момата му ки га дај!" Изл'азоха млогу јунаци, са мӑчаха, не могоха да гу растурјат калканот* [V,PM,102]; ~ *Петри́ч Ту́рци шо́ имáло, Гӑ́рци шо́ имáло, сѐ избига́ли ут-Петри́ч, о́ти, кӑжа́ли, тӑва́ ќе: нӑ-Буга́рја. Флизѐме уф-гра́до, срѐт гра́до. Имше а́јн са́-ат, гу-рӑстури́ли, са́ато нӑ-кӑмба́:нта, са́ат дӑ чу́ке, тӑко́ф* [ПК2(Мор),220]; ~ *ричѐл: "Кизѐмиш, ки-фа́тиш ѐдин ѓа́вул, ќо:-изго́риш, у̇д-нѐгувӑта пѐпӑл ќо:-пустѐлиш мо́сто и ни́куј нѐ мо́же дӑ гу-рӑсту́ре вѐче". Зѐме, гу-зӑпа́ле нѐго, гу-изго́ре. Гӑ-пусо́ле пѐпӑлта и-гуто́во, мо́сто не гу-ру́ше вѐче ни́куј* [ПД,(Ник),166]; ~ *ако ти ја дадат, мила ле мале; [поскоро абер да чиниш; [море да растурам ветки куќи; [да направам висок сарај; [мори пинџерки му сидифлији; [а пирдијна кадифилиј* [ТГ,97]; 2. – **(си)** ~ *да имаш пила по тебика та да фатиш дингилите да ги дѐлаш, да си разбие кучиата тамука. И тојнака... така чини и, л'у што отидоха при халваџиницата, тојнака сос пилата кату изделкаши, си растури кучиата* [V,PM,56]; 3. 'разнебити' ~ *пурӑсна́ли дѐца, фạти́ли до:-рӑсту́рат има́:нто, дӑ-тро́шạт, та́ткуто нӑ-мо́ж дӑ-ј кума́нде* [ПК,2-(Гӑр),158]; ~ *по́-ади́н мѐсиц жѐтви жни́јаа. Иска́рувјаа нѐ зна́м пуко́лко жи́то... уф-Со́лӑн гу-но́саа. Ду-на́што сѐло би́ше сушѐ. Имше адно́ мӑлѐчко сѐло, ка́ гу-ви́каа нѐ зна́м. То́о сѐло тӑка́ сӑ-чини́, демѐк. Фӑти́ме сӑ-рӑстури́* [ПК,2-(Шек),280]; ~ *о́н нѐ-ј за ус-чувѐци, но́го нӑди́ге* (се тепа), *сѐ ќи-рӑсту́ре, нѐ-ќ ви сӑ-ви́де ни-висѐлба, ни-ни́што* [ПК,2(Гӑр),183]; ~ *е, видел, не видел, не-биве, рекӑл: "на-тјо-о, чув-јоо", таа кучка дӑ-стане адна-вечӑр, детто ка спијало, до-дуне тоо пӑрстӑно: ни кӑшта, сичко сӑ-рӑстурило* [ПК,2-(Ним),264]; 4. – **(си)** 'се распрсна, се разбега' ~ *чи́чо ви́ке: "Ас и́мум двѐ ќѐрки, ти и́миш сна́ј*

*млáди, тáмо áк ги-устáвме тáа ќи-стáне гулéма бил'á. Пó-áрно, вúке, óчи ни-дéка, тáм ни-глáва". И сă-рăстурúме тóлко свéт. Нóго свéт бúме бé, нóго. Е, сјáа дéка ќ-óдме?! Ее, úмше тáма тýрски сéла блúски, пузнáти ут-стáро врéме, кумиúцки, ќ-óјме нúа вăф тó-Тýрчин. Дрýѓо: вúке: ... Сă-ра стурúме* [ПК,2(Ал),356]; 5. 'распореди' ~ *стáфте, снóпуфто кá ќи-ј растýрме пу-гýмăнто, и сéтне ќи-вăрше ус-кóјно* [ПК,2(Крец),80]; 6. 'прекине' ~ *сă-рăстурú вујнáта* (= прекинаа воените дејствија, заврши војната) ~ *јáс сум ут-Нимáнци. Нă-бéго бúше* (селото). *Сáмо кá бигáме знáм дујдéме нă-Стрýма. Скúнин мóсто на Стрýма, тáлпи тýрни там.. Пуминáме и уддéме уф-Бăлгáрија, ... Прăкă-рáме тúа двă-трú гудúни. Сă-рăстурú вујнáта* [ПК,2(Ним),260]; 7. – **(си)** 'стане неуреден' ~ *алúс тăпăнáрин, кá сă-рăстурúл, сă-рăзвличéл, да тé-ј стрáм дă-кáјш óт тé-ј руднúна* [ПК,2(152)]; 8. изр.: **му-сă-рăстурú кăштта** (= му пропадна семејството) ~ *ее-é, шó чувéк бúше, пă нóго аúр видé, умрé нă-гудúнта и му-сă-рăстурú кăштта сјáа. Тýку нéјсине, аднó дéте устанá, óно уд-úгла* (инекција) *сибéп сăкáто устăнá, сјáа ус-пáтăрúци óде* [ПК,2(Иц),288]; **рăстýриме маабет** (= зборувавме многу време за минати настани) ~ *зúмно врéме кá ќи-рăстýрме маабéт ду-нúкоо врéме* (до касно во ноќта) [ПК,2(АЌ),99].

**растýрин*** adj 1. 'искршен, разнебитен' ~ *и тáа вéчăр нă-бутнáа уф-аднá кăшта, кá зафтú áјн дóш, кá сă-нăпăлнú вóда уд-дóло. Прăнуќувáме. Сăбáлинта стăнáме, пá тăргнáме...и кá уддéме ду-Дýпница, дă-кá нă-бутнáа уф-аднú кăшти, дă-кá дујдéа аднú, тúа тахтáби и вúкме. Кá нă-турúа уф-аднú ра стýрни кăшти, адни дăски пăлни тахтáби.. нúа сúте пудбухнáме* [ПК,2(Драг),340]; ~ *кăрáме, кăрáме ду Димúр Исáр, нă-мóсто тáм, нé пумúнуват дубúцте. Мóс, тăквó, нăпрáвин нă-лóтки. Растýрин мóсто глáвин'о, нă-лóтки напрáвин, тă-џандáре тýрски тáм куту рóбе пумáгат* [ПК,2(Мор),-219] – во текстот има посебност во врска со линеаризацијата: едниот атрибут е пред, а другиот во пост-позиција во однос на именката на која се однесуват: **растýрин мóсто глáвин'о**; 2. 'раскопан' ~ *уф-Сóлăн читир-сáата бúме, шитáме и излизéме сéтне. А брé уф-Кýкуш. Кýкуш дудéк гу-глéдум пудмéстино нă-нáм. А тóо рúтче Свúти Ѓóрѓе шó гу-вúкаа, тăкá си стóо куту рăстýрин, искóпин. Кăшти дéк сă-бúли, дикáне, тáма бăјá лúри најдéли* [ПК,2(Шек),277]; 3. 'кога некој изгледа неприбрано' ~ *мори, варај Димо, мили сино; [карај, учи, сино нивестата! [мори да не јоди на бел Дунав; [кога јоде, сино, на бел Дунав; [ситно, дробно сино, јисплитена; [кога с-иде, сино, јуд бел Дунав; [като крбла, сине, растурена* [БМ,160]; ~ *рăстýрин чувéк, нóго арбатúа óде тóо тáтку-ти* [ПК,2(Ним)20]; ~ *горе в планина; [таа се бори да донесе; [за нас слобода. [Со растурена руса коса; [в гора зелена; [песни пее, борба води; [за нашта слобода* [БМ,97]; 4. 'расфрлен' ~ *кá úма рăстýрни нóго рабóти нă адно место; шо-ј тоо бăркулеш нис-у-дáата* [ПК,2(Ним)-28]; 5. 'мрзлив' ~ *рăстурна снага, не му-сă-рăботе* [ПК,2(Крец)-17]; 6. 'болен' ~ *бúх рăстýрна* [ПД,115].

**ра̣сту́рува*** impf – 1. в. **ра̣сту́ри** 1. ~ *уф-Куку́шка укóл'а, са́мо и́ма уста́вно дисти́на-петна́јсе кǎшти уф-Драгуми́рци, друкто сé-ј-изгóрно. У-Кре́цӑво-ј уста́вна са́мо цӑркǎфта и две́ кǎштички. Армутчи́ј е це́ло бри́шино, Ене́шево-ј це́ло бри́шино, Ацину́с-еј це́ло бри́шино. Изгóрни сӑ и се́тне сӑ-ги-рӑстуру-ва́ли зӑрди па́ри* [ПК,2(Крец),310]; ~ *зӑ-ма́ндрите на́ј-лóш е Дубруве́но, óн ду́: ут-Кру́ша, ут-Су́рл'ǎво, пó-гуле́ми дӑлги́ пра́ве, ги-рӑсту́руве ма́ндрите, ле́сите ги-суде́руве и тӑка́ ри́бите избе́гувӑт* [ПД,129]; ~ *И óни, шóпто нӑ-та́ткуве, нӑ-чи́ко, нӑ-дру́зи мӑже ус-ка́мине ги-ма́ат óт ќ-óт зӑ-бра́шно. Тӑка́ ни пра́ваа шóпто у Мусибе́ј се́ло, та́м ни-ј рӑсту́руваа óгинто* (огништата), *тинцири́нта ус-ма́нци, ус-ка́мине* [ПК,2(Гӑр),325]; 2. 'упропастува' ~ *пи́ја̣ни́ца̣ и жнцка́р, óни ти са̣ ра̣сипо̣кӑшници, óни и кӑшта ра̣сту́рува̣т* [ДЧ,140].

**растӑже*** pf 'се ослободи од тагата' ? (на тоа упатува контекстот, инаку во други говори: 'биде опфатен од тага') ~ *сношчи оттам поминав; [на двори стојаше; [запрегнала бјаше; [мили бјали рӑки; [земӑ нож да се јубода; [ја мајка му врјави: [– Сино, мили сино; [ни ми са јубиваш; [утри ки усӑмне; [оттук ки помине; [и ти ки га видиш; [и тја ки те виде; [та ки се растӑжеш* [Б(С,ДХ),61].

**растӑк згазувајне** или: **буја клавајне** (= бојадисување на коса) – сп.: извадок од етнографски материјал од гевгелискиот говор во кој се среќава заглавниот збор: – жените во минатото бојата сами си ја правеле од *бубол'ки* од некој вид растение што ги ставале да се печат во специјален глинен сад и потоа ги толчеле заедно со парче *цилелце* (графит) сето тоа се замесувало со ракија и станувало како каша. Таа каша повторно се става на оган да врие и откако ќе се олади се става на косата, која што добива (откако ќе се измие) црна боја. Тоа се вика *растӑк згазувајне.* Додека ова се работи не треба гласно да се зборува ниту да се смее,. бидејќи во спротивно бојата *не сӑ фаќе* (не се прима) – суеверие [ТГ,137].

**растӑрбу́ши*** pf 'со нож направи отвор на стомакот, пр. на риба' ~ *су́тринта ста́на де́тто утиде́ нӑ-ре́кӑта, фӑрли́ вӑдичкӑта, фати́-си па́к дру́га ри́ба. И дујде́ дóма, пригутви́ ри́бӑта, истӑрга́ га, рӑстӑрбуши́-га. Нӑјде́ вӑтре една́ че́ша* [ВК,281]; ~ *тóо ја́гӑнто рӑс-тӑрбу́ш-го, изми́ј-гӑ тӑрбуши́нта, ту́р-јаа да-сӑ-сва́ре, ту́р-ги и цре́-фцта, ќи-нӑпра́вме чóрбичка* [ПК-2(Гӑр),116];~ *нӑ-тре́тију пӑт ри́ба изло́вих, зи́маме дӑ-га-изва́рме. Рӑстӑрбуше́јки, н-óждум една́ че́ша* – во контекстите е регистрирана една од посебностите на кукушкиот говор: преглас на вокалот **'а'** во **'е'** кога ќе се најде зад мека (односно што била мека) согласка: **една́ че́ша** (м. ... чаша); сп. уште: **ес** (< јас), **Енко** (< Јанко) и др.

**ра́сул*** (и: **ра̣сóл***) m 1. 'зелка што се чува во солена вода, туршија' [СК,334]; ~ *о-пӑртóчувум рӑсóло* (= ја размешувам водата во која се чува зелка – **расóл** (зимно време) [ПК,2(Мор),113]; 2. 'нива со зелки' ~ *на́јсе́тне му-дујде́ ре́дут и на̣-за́јцут да̣-ка́же шó ра̣бути́л. Тó: си-на̣пӑрчи муста́кте и ричéлу: "влизе́х у-ра́слут, кӑсна́х ма́лце ут ра́слут и са-пушти́ја три́ гуле́ми пце́та, а ја́с скукна́х преку еди́н гра́диш"* [ВМег(Трес),318].

**рạсфӑ̀рли** pf 'почна да растура, да фрла' ~ *Турунџи́ла на-ко́јна му-ве́ли, [ве́ли ем гово́ри: ру́пај, ру́пај ко́нче, [дă-прери́пниш ти́ја те́шки по́рти, [прерипна́л је ти́ја те́шки по́рти. [Си́те го́сте ле́ле ја́дăт, пи́јăт, [Турунџи́ла Кăрăвла́шки си-рăсфӑ̀рли ги́ди, [си рăсфӑ̀рли ту́р-ции жӑ̀лти ли́ри* [ПК,2(Мор),217].

**расходи (сă)** pf 'се прошета' ~ *царо нова сахат сă лăхало та излăзăл на потоно* (ходник, чардак) *да сă расходи и, като видăл чл'ака, рукал го при нăг. Тој утишал и рăкал на царо, чи ă дошал да тарколи баиро и, ако го тарколи, да му дадă за жјăнă дăштарăтă си, пак ако ни го тарколи, да му отсăча главăтă* [V,РМ,289].

**рạсце́пин*** adj 'предмет на кој компактноста му е разбиена' ~ разбојот има две кросна, *пре́дното кро́сно е рăсце́пино*, има *ста́п зạ зạпира́јне за́днọто кро́сно*, се вика ***путипра́чка*** [ИГ,121].

**расцјапи** pf 1.'со удар од остар предмет направи на делови нешто што било компактно' ~ *отиде на един чобан и беши купил едно јагне, гу заколи, му зема сал коремот, гу расцјапи куремот, кату фес гу кладе на главата му* [V,РМ,222];~ *та достигнал до златната кула, дека беши затворена царјувата мома, та ја чуваши крива самовила. Тој кату викна един страшин глас, кривата самовила много оплаши са, и златната кула фтисовето и си рацјапили* [V,РМ,216]; и: **рăсцепе** ~ *е, са: зе́ла дă-це́пе не́куј дрӑ̀фчка. То́ă рăче́л: "Ма: утпу́шти та: една́та рӑ̀ка, дă-ти-рăсце́пум дӑ̀рва, на́пкум па́ ма:-вӑ̀р-зи". Е, мо:-утпушти́л зă-дă-и-рăс-це́пе дӑ̀рва* [ПД,(Ник),158]; ~ *отишел дефот на цркфата. Жента му земала да цепи едно дрво. Јане и речел на жента: "Пушчи ми едната рăка, да расцепам јас поскоро дрвото"* [ШС,V(411)]; ~ *то́ камила́ринọт и́маш'и идна́ тọпу́ска на-рака́та, а-удри́ идна́ тọпу́ска си-раципи́ либин'и́цата, пл'ис-на́ идна́ о́да ут-либин'и́цата, пе́т стọти́н'иками́ли ш'о́ има́ш'и си-уда́виха* [ВБог(Бал),344] – во контекстот среќаваме уште еден пример како предлогот **на** го иместил предлогот 'во' (кога упатува на внатрешност): **и́маш'и идна́ тọпу́ска на-рака́та** (м. 'во раката'); 2. 'кога нешто ќе падне од високо и ќе се стори на делови' ~ *то́о де́те ви́ј сă-кạчи́ на́ј нă-вӑ̀ро, ка́ ќи-па́дне ќи-сă-рăсце́пе* [ПК,2(Мут)32].

**рạсцӑ̀рка (сă)*** pf 'се развика' (налутено) ~ *ми сă-увисна́ нạврăс ме́не, ќи-ме-урни́сше, а́к не му сă-рạ сцӑ̀рках* [ПК,2(Крец),122].

**рạсцӑ̀фти** pf 1.'кога цвеќето или дрвото ќе добие цвет' ~ *дилбе́р Сто́јна хўба́вạ, [дилбе́р цвӑ̀те у гạ рди́на, [што рạсцӑ̀фти у гọди́нạ, едно́ш не вл'ӑ̀зе у гạрди́на, [дạ нạ бе́риш, дạ нạре́ндиш* [ПСт,ЗС,75]; и: **расцвјати** ~ *црно сјаме посјаено; [зелено је поникнало; [сино са је расцвјатило; [манастир се размириса; [калугере чудом чудат; [– "Бре какво је това чудо; [манастир да замириса!"* [БД,68]; и: **рацве́ти*** ~ *и дојде́ врја́ме смо́квите рацвети́а и чини́ха мло́гу смо́кви и, кога́ узрја́ха, от единојут зема́ една́ смо́ква и, л'у наку́си, от чове́к што́ бе́ши, са чини́ добитак* [V,РМ,28]; 2. fig. 'се отвори рана' ~ кај болеста **шап** (што ги напаѓа овците) кога ќе *расцвете* раната, т.е. кога ќе испука месото кај

папците, се става газија и катран за раната да не црвоса [ТГ,381].

**расч'éкни*** pf 1.'раскине, раздвои' ~ *гу фáта за инáта нóга сăс устáта и гу расч'éкна* [MS,t,61]; ~ *земаха от един кон мухи и кладоха на мулитата, и, как фатиха мулитата да ритат, си разбегаха по гората, си рачекнаха онна вреки, от пепелот са дигаше димо до неботу* [V,PM,49]; ~ *тогас царјут не можа инак да чини, извади от сандукот, му наброи тристате алтăни, зема т'умјусукут, гу рачекна, извади јошти триста алтăни мижде* [V,PM,211]; ~ *на пăтју излéзоха нáречниците, му вéл'ат: "дáј ни, брé сúнку, от пáзуфата пúсмото, да вúдиме штó пúши!" И тóјнака дáва пúсмото, и óни гу рачéкнаа* (= ја скинале ковертата) *и писáа дрýго* [V,PM,146]; 2. изр.: **ни мóш' (да ја тýрниш'), газó да си расч'éкниш'** (= по никоја цена тоа не можеш да го сториш) ~ *да намáж'ат ч'етирт'ăх ќуш'áнта на ќупрúјата, ти с'éтн'ạ кóлку да пăхкаш', ни мóш' да ја тýрниш' , газó да си расч'éкниш'* [MS,t,24]; в. **ракч'éхнува**.

**расчúсти*** pf 'направи нешто да биде чисто' ~ *и стúгнаха на едúн хáн да приспјăт. И на хáна úмало еднá ходајá хýбава, та л'у кóј да приспú в нéа, ни осăмновал. И тóј рекăл на ханжúата да расчúстјат ходаáта за да приспјáт сас халáјткага* [V,PM,254].

**расчопни*** pf 'открши, откине мали парчиња од нешто' ~ *по това за седнат сички, колко човеци за има, за му кладат отпрет на трапеза...тапсјата лепот. Ки го расчопнат, за донесат от заколении корбан манџи за јадат и за пијат, ахенг чинат* [V,PM,252] – од текстот излегува дека во овие говори обезвучувањето, преминот на звучните согласки во незвучни на крајот на зборот се задржало и кога фонетските околности се изменети, т.е. кога согласката ќе се најде меѓу самогласки, каков што е случајот со примерот: **лепот**.

**расчýди (сă)*** pf 1.'се изненади, се зачуди' ~ *кá уживé Ус... ут мăртфити, си кажá éм стојá настрет на Ученúците... Пá óни си уплашúле, и стрáх му паднá нóго, си расчýдаа гиá глéдат ф...* [MV,K,253]; ~ *па кóлку мúна ут тúи Граматúците си рéкле мигý нúх скăршно: Вóа човéк натимúса. Кá му видé Исус на нúх шо си расчудúа, рéкạл: Зашт'о си расчудúте?* [MV,K,265]; ~ *да ка си седнáл уф кýката шо си кондисáл, распúташи на нúх: Кóга си úдихми пу пăтут, шо си расчудúхти мигу вáс* [MV,K,303]; ~ *да ричé на нúх: шó си стрéсити тaкá, и зашт'о си расчýдити и сă ýмити уф сăрцити вáши. Видéјте рăците ми и нóзити ми, шо сạм јáс, распалáјти ми, да видéјти ми* [MV,K,335]; 2. 'се двоуми' ~ *отúде едúн дéн на женáта, га вéли: "нá ти пет стотúни грóша, да га закŏлиш кокоштá, да га гóтвиш, áма на нéкој от нéја да не дáдиш да накýси, јáзе да дóјда да га изјáдам!" И óна, бéз да си разчýди, га заклá, га изгóтви* [V,PM,129]; 3. 'се замисли' ~ *му вéли: "и да гу зéмиш, пишмáн ки си чúниш, и да не гу зéмиш, пáк пишмáн ки си чúниш". Дјáтето кáту чý такá, млóгу си разчýди, речé: "ки гу зéмам, јáзе и такá загубéн, и такá расипáн, бáри пéрото да гу зéмам тá нéка сам пишмáн!"* [V,PM,121];

~ *кату чу царјут таков одговор от малко дјате, си усрамоти, та тога́с извади една шепта алтăни, му даде на дјатето и си утиде на конаќут, си расчуди и вели сам на себеси: "Това дјате толко ум што има, татко му можи повики ум да има"* [V,PM,95]; ~ *кога́ си нау́мјувам, ка́к ви́каши господа́ро ми, кога́ ја́зи гу би́ех сос камини да гу о́тепа, и от тога́с наса́м не е́ каби́л се́кој ве́чир ду́р да не до́јди на спа́нето ми. И затова́ си разчуди́х и ви казу́вам: "блазе́ му на они́а, што рабо́тат дењја́ и ноштја́ и сос мӑките... са хра́нјат"* [V,PM,28];

4. 'дознае нешто и се одлучи' ~ *му ве́ли: "са́кам да ми дока́раш на пи́лето господа́рката дјун'а́ ѓузели́ и́ли ки ти га зе́мам гла́вата ти!" Кату чу така́ дја́тето от ца́рју, му ве́ли: "ама́н, ца́рју, да ми да́иш три́ де́на мјухле́т да си расчу́дем!"* [V,PM,122] – прави впечаток удвојувањето на кратката заменска форма со која се изразува посвојност: **и́ли ки ти га зе́мам гла́вата ти**; ~ *му вели: "еј, авџиоли, ми докара и филдиш кокали, направих удаја, но сега сакам от тебика и ламината керка да ми докараш, аку не, ѐетни ти земувам главата ти!" Авџиоли, кату чу така, одрјави на царју: "ти са мол'а, царју, да ми дадеш три дни мјухлет да си разчудам"* [V,PM,43].

**расчу́дин*** adj 'изненаден од нешто, зачуден' ~ *па ви́и не́ му пузнаја́ле на не́го. Да му риче́ на ни́х: Чи́и са ви́и прика́зни, шо́ са ла́фите мигу ва́с, уде́ки на пӑтот, да расчу́дени сто́ите?* [MV,K,253]; ~ *тогас синот му со́с мло́гу жал остана разчу́ден, и сичката му кӑшта си облечи́ха на че́рни дре́хи, фати сино́т му, со́с мло́гу слава и че́ст гу зарӑ татко му* [V,PM,7] – предлогот **на** во овие говори има проширена употреба, во случајот го заменува предлогот 'со': **си облечи́ха на че́рни дре́хи**.

**расӑрди (сӑ)** pf 'се налути' ~ *сӑбрал беша дели Димо; [сјурмашка ангарија; [да му идат, да му женат; [жӑтва му је јокапала; [јокапала, прикапала; [на Јановден, на Петровден; [расрди се Свети Јано; [та јотиде при Петрови* [БД,25]; и: **рассăрди** ~ *– Мар Вело, мар лоша жено; [јало ли је магарето сјано? [– Ни је јало, ниту је видјало; [јам је фл'ало ф кумовата нива; [изјало је лука и кукарја; [кум са урли, кумица са дурли; [рассăрди се малката кумичка* [БД,65], односно: **разсăрди** ~ *– Смилјане либе, Смилјане; [врни се либе врзувај; [– Дафино грозна нивесто; [пусто стојало детето; [јогăн горели ракојки; [нăли јă тук Бужана; [Дафина си се разсрди; [та си јотиде на краја* [БД,34].

**ра́т** m 'воен судир меѓу држави, војна' ~ *има́л, е́т нӑ-при́мер, уф-на́што се́ло и́ма дисти́на, два́јсе ду́ши сиру́ти́ни, устӑна́ле уд-ра́то изго́рӑни... то́ чуве́к им дава́л месе́чие... и па́ а́ку си-на́јде не́ко рӑбо́тичка, то не́гуво-ј* [ПД,143]; освен во текстот од Дојран, именката **рат** ја запишавме и при дијалектното анкетирање во соседното село Фурка: *на́ј-ло́ши, на́ј-гуле́ми мӑки има́ле на́ште. Има́ло та́м бе́гӑве. Зӑ-вре́ме ра́то Буга́рто и типа́ле, и-кла́ле, о-зӑкла́ле то́ӑ шо́-ј бе́го, и сӑ-пувличе́ле на́м* [ПД(Фур),143] – во други материјали го немаме сретнато.

**ратај** m 'тој што помага дома, слуга' ~ *тој тога увăрувал, разл'утил сă и рăкал на ăдăн си ратај, да*

*јахнă и нăјă, и закланото дăтă на ăдăн кон, да ги заноси на ăднă далăчнă и пустă планинă, и там да ги остави. Ратајă јă уткарал на ăднă пустă планинă и јă оставил там* [V,PM,291]; ~ *куга сă главиш и жениш; [и мен да си ме калесăш; [да си ти дојда на туојата; [на туојатă тешка свадбă; [ја момин* (момок?) *да си ти стана; [малу – многу до три ден'а; [и ратај да ти устанă* [БД,43].

**ратајче** n, dem, 'слугинче' – в. **ратај** ~ *А Марко си хи зборува: [– Имиро, кадăн Имиро; [ни штă та от кон' отковăм; [нито шта ти сенка осторјам; [помниш ли, мори знаиш ли? [кога бех у вас* ***ратајче;*** *[та се бол'ăн разбол'ах, та ти одица потерах;[...та ми подаде* **скрните** [Б(С,ДХ),32] – (сп.: архаична лексема: **скрна** 'траги од нечистотија'); ~ *писнал је Петре да плачи; [де го дочула царица: [на Петар вјали, гојвори: – Петре ле море ратајче; [зашчо ми викаш и плачиш? [Петар хи вјали, гојвори: [– Царице моја мајчице; [јоставих л'убе венчано* [БД,72].

**ратанúца** f 'удар со нога, клоца' ~ *стáна, утúди при т'áх, удрúва иднá ратанúца на пóпут, пóпут хабáр н'éма, удрúва на дјáкут, и тóј кăтý попут;* (во други говори **ритканúца**, сп. гл. **рúта** 'клоца') [MS,t,70]; в. **рисканúца**.

**р'ăтка*** adj (m // f) - 'редок, - opp. на густ' – со формата за женски се покрива и машкиот род [MS,s,96] – причината е во нефункционирањето на категоријата род, наспрема некои нереални објаснувања (за ова в. во граматичкиот дел); – во примерот што следува има траги од зачуван назализам ~ *зăмбăтạ сạ рăдкă* [ПСт,ЗС,66].

**Рáтка** – ж. лич. име забележано во Кајларско: ~ *Рáтка си-влéгла грăдúнка, [сéкăкфо цфéќе дă-бéре, [оф-оф, Рáтко бре, ýмир, зăгúнăм зă-тéбе* [ДК(Рак),159]; исто и во Драмско: ~ *макеха Ратка чешлаше; [като ја чешла, кăлнеше: [–"Да даде Господ Ратке ле; [црна Циганка да станеш; [циганка црна катунка; [че рожо* (рано ?) *Ратке не ставаш; [за вода Ратке да идеш"* [БД,70]; односно во Мегленско: ~ *Ратка си седе балконче; [криво тантелче, мори, си плете; [криво тантелче си плете; [л'убовна песна си пеје* [БМ,81] – во првиот стих се забележува отсуството на предлог кај додатокот за место: **Ратка си седе балконче** (место: '... на балконче').

**Рáткин*** adj – нешто што ѝ припаѓа на Ратка: ~ *Рáткини вéжџи – гăјтáни, [нă-мóјто сăрце двé рáни, [оф-оф, Рáтко брé, [ýмир, зăгúнăм зă-тéбе* [ДК(Рак),159].

**раф** m 'полица' – сп. од етнографски материјал: во куќите во Гевгелиско, на јужниот ѕид, до долниот **кăт,** над местото каде што стојат **ношвите,** на ѕидот има прикрепена поголема даска, што служи како полица – се вика **раф,** таму се оставаат измиени садови. Под споменатата даска, на едно колче закачена е **лејка за сол,** а на друго **лејка за лажици (лажичарник** или **лајчарник)** [ТГ,300] – оваа слика се однесува на минатото, денеска би можело евентуално да се сретне во некое планинско село.

**раф** adj 'разрок' ~ *днóтọ óкọ нạ днá срáнạ глéдạ, дрýгọтọ на дрýгạ* [ДЧ,140].

**рахáт** (и: **раат**) m 1.'спокојство, мир' ~ *му р'éч'и: ш'ó брăкаш' тýка?!"*

*"т'éб'а брăкам! – му р'éч'и пóпут – за да т'ạ бúја даш'ó ха ни устáјаш' лам'ắт'ạ на рахáт"* [MS,-t,75]; ~ *понеже сиромахувото дете си научи харно царковниј рет и кату му беши харин гласот, и кату немаха рахат от аскерите, побегнали от таму и отидоха на един грат* [V,PM,40]; ~ *му вели: "ади, братку, сега иди си на кăштата ти, да си гледаш работа ти сос рахат. Јазе половинате алтăни ги пратих на твојта кăшта"* [V,PM,32]; ~ *гу виде царјувата керка и мајка ѝ, и тогас мајка ѝ поверувала, ча човек имаши на софрата, којто не оставиши на керка ѝ да јади сос рахат. И кату гу видеа нетри аф удајата, заедноч си развикаха* [V,PM,35]; 2. 'лесен живот, без обврски' ~ *сиромах мăж пак га вели: "мори жену, седи си мăндро, ча ки ни изгон'ат от това рахат, та сетника лошу ке да патими!"* [V,PM,65]; ~ *му-рéкăл: "Ел-си бáбо дóма! Тáка ќи-прáјме, вáка ќи-прáјме. Јáс-сум кăбăтлúа шу-тúди". –"Нé, му-рéкла бáбăта, јáска нé грéдам. Тáму си нáјдe јáска рáт: јăдéјне, пиéјне..."* [ДК-(Дур),146]; 3. изр.: **на рахат не можиши да седи** (= стана нестрплив, немирен) ~ *проминаа пет-шес саати, фати сиромахувата жена, на рахат не можиши да седи, му вел'аши на мăжо ѝ: "стопане, ади да отворими паницата"* [V,PM,65]; **ни ги уставеше на рехат** (= не им даваше спокојство) ~ *рéче на синá си пак: "чéду, кóј ни шmé ма зéме мéне? Јас сам стáра и по-акáллúе. Та агá бјах млáда и завјáна, та мá зимá тáтко ти". И хúч не ни ги устáвеше на рехáт, л'у за тузú си зборóвашја* [V,PM,264]; **видоха рахат** (= истераа убав, спокоен живот) ~ *сиромахут сос женатa му, кату видоха таков рахат некој петнајси дни, фатиха образите му да са чинат бели царвени кату јабăлка* [V,PM,35]; **си-нáјде рáт** (= живее удобно, ужива) [ДК106]; **гу-пýштăл су-рáт дă-си-хóди** (= го ослободил обвинетиот) ~ *"Ти знáјш шо вăрéно жúто нé никнýва". –"Ааа, кăко нé никнýва!? А кăко мóже вăрéни јáјца дă-л'ýпат пилúна?" Тугá судúăта гу-пýштăл чóику су-рáт дă-си-óде дóма* [ДК,-Деб),156]; в. **раатлăк**.

**рахúт'** m 'грпка', со исто значење: **камбура** [MS,s,95].

**Рахман** 1.'м. тур. л. име' ~ *пушка пукна в гора зилена; [та удари Рахман бјул'укбаши; [между двјате црни уочи;* 2. – во илустративниот текст за името **Рахман** го запишавме и следниов израз: **душа придаде** (= умре) ~ *уоше Рахман душа ни придаде; [на другаре вјали и гојвори: ...* [БД,161].

**рацели** pl. 'големи парчиња тиква варени во сок од грозје' — заглавниот збор го забележивме во описот на следниот обичај од Гевгелиско, поврзан со свадбата: штом младоженецот ќе појде да го кани кумот, *свекурут* и деверот ќе појдат да ја канат невестата *"да се чине азăр за уф чужда куќа"* и при тоа носат поклон. Во минатото поклонот во многу нешто се разликувал од денешниот: товар леб, буре ракија, буре вино, лубеници, неколку оки калинки, ѓум со *пекмез* – вид, течен комфитур (за да се засладува виното по полноќ), потоа *канаваза* (сад налик на голем бардак, глазиран) со *мацун* (тиква рендосана и варена во *пекмез*, посолена со печен сусам), *канаваза* со *рацели* и др. [ТГ,161].

**рача*** impf 'остава порака' ~ *рачај, порачај, либе, рачај, порачај; [рачај, порачај, ах, верно либе, што да ти купам. [– Купи ми купи, лудо, купи ми купи; [купи ми купи, ах, верно либе, чаша јотрова; [да се отрујам, либе, да се отрујам* [БМ,78] – за поголема изразност со глаголот 'порача' оди и скратената форма: **рача**.

**рачи́на** f – в. **барчина** 'брдо, рид' ~ *барли́војут земá сáде еди́н товáр тимјáн и вóсак, оти́де на горáта на врӑ́х еднá висóка рачи́на, ги запали́ тáмо. Ди́мот оти́де на небóто при Бóга, и Гóспод пýсна еди́н áнгел, по ди́мот човéка да нáјде, товá добрó што чини́ на Бóга* [V,PM,126].

**рачиново** n 'лек за прочистување на стомакот' – сп. народско лекување: *за сурмек* (пролив) болниот зема *рачиново* (рицинус), а почесто се зема *силимикија (шармантеј)* што се вари со суви сливи и течноста потоа се пие [ТГ,229]; во Воденско: **реци́ново масло** [МЕв(Р),138].

**рачичка** f, dem. од 'рака' ~ *отвори, Лено мори, вратничка, вратнич-ка; [со твојта десна, Лено, рачич-ка, рачичка; [– Не можам, лудо Ѓорги, да станам, да отворам; [широк ми фустан, Ѓорги, под мај-ка, зад мајка* [БМ,143].

**рáчка** f, zool. 'инсект што го расипува расадот' ~ *ти́ шó ри́ӑт, кóрӑнто ги јáт, скóке, и́ма кри́ла, мóж дӑ лéте* [ПД,(Ник),124]; ~ *н'áа гӑ-јáат чáфките, гӑ-чóпкӑт и дрýј-сте пи́лци. Она и́ма жӑлтýнува бујá* [ПК,2(Драг),97].

**Рáчкова Кýзн'а** top. 'ножарска, ковачка работилница во Горно Броди, Серско, сопственост на семејството Рачкови'. Во топономастичкиот назив се зачувал архаизмот **кузн'а** (сп. во рускиот јазик) [ЈИ, МИ...,183].

**рáчкур** m 'чекор' ~ *двóро нé-ј áјн рáчкур мéсто, нӑ-мóјш сӑ-мӑ́рдниш* [ПК,2(АЌ),97].

**рашадија** f 'алва од нишесте' – заглавниот назив го запишавме во следниве два контекста: кога домаќинката има итна работа повикува роднини, сосетки и пријателки на *пумагајне*. Домаќинката приготвува богата вечера, а околу полноќ им прави алва од *ирмик* (гриз) или *рашадија* [ТГ,369]. Обичајот што следува е од Гевгелиско и е поврзан со свадбениот церемонијал: првиот ден по брачната ноќ доаѓа мајката на невестата со неколку роднини да ја *убидат* (посетат) *младата невеста*. Секоја од жените носи **рашадија** (алва) и откако ќе поседат малку си заминуваат [ТГ,187].

**рашене** pf 'развесели' ~ "Колку да имаш грижи, *едно дете да имиш ки та рашене"*; сепак родителите сакаат да имаат повеќе деца, постои изрека: *"Едно – ниедно. – Сус едно никуј не прокопса"* [ТГ,...]; ~ *бóлна бих, мáле, ти мӑ-рӑшини́* [СК,334].

**раш'éта (сӑ)** pf 1.'се придвижи некаде, без работна обврска' ~ *иди́н д'éн' Ирингјóт исл'áзи да сӑ раш'éта* [MS,t,48]; ~ *отиде óниј човéк на кадиата и му вéли:"кади ефéнди, јáзе оти́дох да си рашéтам покрáј морéту и гу најдéх товá човéк тáмо, и ми казá си́чко што истрадáл"* [V,PM,9]; ~ *гу пи́та ... : éгу ни дáва на м'éн'ą, да гу јáхна да сӑ раш'éтам пу с'éлуту?и́* [MS,t,20] – во контекстот имаме уште еден пример за специфичната (дијалектна) линеаризација: глаго-

лот и кратката заменска форма се одделени со негацијата: **гу ни да́ва;** ~ *гу ви́каха д'ắт'ату Кати́нч'у и му р'éч'и иди́н д'éн': éјáла да пóјми барабáр у Висóка за да сă раш'é-тами на пăнт'óú* [MS,t,38]; ~ *и ти́а устави́ле кайкут и тáтко му, ути́доа пу нéгу. И рашитá сắта Галилéа Ис..., да прикажýваши на них кăт си бéрија* [MV,K,264]; ~ *с'éтн'а раш'éтаха и дрýги силá, си ути́духа думá на палáт'у* [MS,t,40]; 2. 'оди по мала нужда'. ~ *момата позна работата, ча беши нејн пăрв л'убовник; ак фатиха да ја венчат, тја изл'ала да си рашета, и тој отвунка и ч'увал, пак ја зема и побегна сос неа* [V,PM239]; ~ *да един ден кату ходиши просикот по каштите просејке, и харамиата го ловјаши после от далеку-далеку, на просикат му дојде рашитувани, отиде на потребно место да си рашета. Остави кривакот на земјатата фати да содврзува чакширот, за да попикаи* [V,PM,189] – за називот **чакшир** в. кај: **рашитувани.**

**рашéтува (рăшетува) (сă)** impf 1. – в. **раш'éта** 1. ~ *о-зăпи́ре пăрăхóдо тáм, нăкăде грáницăта, дă-претстáвăме. Изл'ăзéл тăкá, рăбутни́ците си-и́мăт јáдне, пи́јне, ут цáро сè. Зă-шити́рјсе дýши и óн еди́н шти́рјсе и еди́н...И дéтто излéве тăкá, сă-рăшéтуве нис-пóл'то* [ПД,150]; ~ *и дóктуро си-сéде сá тáм, си-јáде, си-пи́, сă-рăшéтуве низ-грáдо, áрно áма дéнувуто сă-брóни, нăмáл'увăт óни* [ПД,149]; ~ *тáтку-му ýмре, мáјка-му ýмре, сáмо измикáрките и-и́ма. Оде тá-му, сă-рăшитýва кăди крáлцкăта пăлáта* [ДК(Ран),130]; 2. – в. **раш'éта** 2. ~ *момата позна работата, ча беши нејн пăрв л'убовник; ак фатиха да ја венчат, тја и рекла на тамошните: "ми са рашетува". Изл'ала да си рашета, и тој ја зема и побегна сос неа* [V,PM,239].

**рашúке*** pf 'набрка' ~ *óде уф-тáа вудини́цта. Кá видéли ти́ă: питли́нка, кутли́нка* (**кýтле** 'мало куче'), *мáчинцто фăти́л дă-ви́ке: "Ај-га мóјта дóда и́де, áј-га мóјта дóда и́де". Кýчинцто: "ѓáф-ѓáф-ѓáф", сă-рăдýве, áр-ама, тáа нă-тóо аднá клóца, нă-дрý·кто аднá клóца и рăшикáла* [ПК,2(Иџ)285].

**раширен** adj 1. 'распослан' ~ *уздолу ут селто Кангăлич, шо се наогја мигју Кара-азмак и Вардар, там дека сă бăркăт вијă две рекји, имало блато, му велјăт: "Кангăличко блато"; и најнапкум Вардарут кăд тече ув мојрјту па бил ного раширен и правел цело блато* [МЕв(Р),77]; 2. 'отворен' (пр. кога прстите на раката се отворени) – во описот на растението **бозел** го срекаваме споменатово објаснување: ~ *цăфте бели-жăлтăникави китки кулку шакта ка те-ј раширна. Сетне даве плот – малечки топчинка* [ПК,2(Бег),24].

**раши́ри*** pf 1.'направи нешто да биде широко распослано' ~ *вéли на нéгу Ис...: Пáси óфцити мóј. Истина, и́стина ти вéл'ам, кóга бéши млáд, си опашýаши сáм, и удúл си кăд си сакá; кá ки устарéиш, ки раши́риш рăцити, да дрýг ки ти упáши* [MV,K,338]; 2. – **(си)** ~ *ќи* (погрешно пишува: 'ќу') *си-ј глéдијме мăлéчки дéцта су-л'ýл'ка на-глáвта, си-напóлниме пилéни у-л'ýл'ката, па тáму и́мијме вóди, дек-шо-ќи-си-рăбóтме, ќи-*

*си-ј-пе́рме, ќи-си-ј-ра̣ши́рме, ќи-си-ј-ишу́ше, та́м де́ца си-гле́дијме* [БМег(Стр),202]; ~ *укулу Вели́гдин, ки-по́чне то́ да̣-са̣-ро́е, ... ка ки-и́ма пл'уска́ни се́мијна и ки-до́јде вре́ме ки-збу́вне та́ кути́јта да̣-са̣-ро́е... То́гин ма́лце ме́сто-и, е́т ка́ ва ма́ста, ки-си-ј-кла́виш кути́јта, кӑрпа ´шо́ ки-си-а-ра̣ши́риш* – во контекстот имаме уште еден случај што упатува на балканската јазична алијанса: беспредлошка употреба на додатокот за место: **ки-си-ј-кла́виш кути́јта** (место 'во кутијата'); 3. 'зафати нов простор' ~ *"Шо́ чу́ке то́ тӑпӑн та́м уф-урма́нут?" "Ее-е, не́ зна́јте, лу́јте о́ро игра́ат:* **дили́-ормӑна́лси**"*.На́ја́рӑнто о́ро-ј то́о – руса̣ли́цко о́ро. И тӑка́ сӑ-прӑдӑлжи́ло дӑлго вре́ме уф-куку́шќоо кра́ј и сӑ-рӑшири́ло и фӑти́ли ус-ти́а о́ра дӑ-зби́рӑт па́ри, дӑ-гра́ат цӑркви. На́ште ко́о сӑ–прӑсили́ли трина́јста гуди́на, ка́ избига́ли ту́ка, то́о о́ро сӑ-рӑшири́ло и ту́ка...* [ПК,2(Крец),306]; 4. изр.: **да си раши́рими ду́шите** (= да живееме спокојно, без злоба и завист)~ *та́ткоту му ре́ка̣л на не́го: Че́до и ти́ се́ су ме́ни, и си́ти шо сӑ мо́ј̣, сфо́и сӑ, туку требу́ва да си раши́рими ду́шите и да си раду́вами, шо сфо́јто брат бе́ши умре́н да уживе́* [MV,K,281].

**рашитувани** n 'одеење по нужда' (во случајот мала) ~ *да један ден кату ходиши просикот по каштите просејке, и харамиата го ловјаши после от далеку-далеку, на просикат му дојде рашитувани, отиде на потребно место да си рашета. Остави кривакот на земјата фати да содврзува чакширот, за да попикаи* [V,PM,189] – називот **чакшир-от** (панталони) на друго место го немаме сретнато; можно дека овде е внесено со интервенција на Верковиќ.

**рӑш'ка** f 'парче' ~ *рӑш'ка м'ӑсу* (= парче месо); сп. **мӑрка** [MS,s,96].

**раштина** f, bot., Carlina acanhifolia *"за̣ сто́ка тр'а́ва"* [ЛС(К),96].

**рашти́ни (сӑ)*** pf 'се расчисти, нешто стана појасно' ~ *то́га му сӑ-раштини́ на ни́х на у́мишти, да си разби́рат на Кни́гити. Да му сӑ ре́ка̣л на ни́х: шо така́ бе́ши писа́но, и така́ му би́ло да сӑ мӑчи Христо́с, и да уживе́и ут умре́ш на три́та де́на* [MV,K,335].

**рашчуе (са)*** pf 'се пренесе глас, стане нешто познато' – во следниот обичај од Гевгелиско е нотиран спомнатиот глагол: кога младичот ќе наполни 25 години и сите негови ***акрајне*** (врсници) ќе се оженат, таквиот младич се третира за ***устанан*** и *стар.* Таквите момци ниту се обидуваат да се женат во истото село, туку испраќаат ***стројник*** во друго село и гледаат на брзина да се оженат, додека уште не се *рашчуло* и *разбрало* [ТГ,133].

**ре** part (за обраќање) 'бре' ~ *а́јде ре́, На́со, доо́дме за́дно нӑ-Со́лӑн* [СК,334].

**ре́а** f 1.'непријатен мирис, смрѓава' ~ *ме́сто и́ма а́дна ре́а, ќи-тӑ-зӑду́ше* [ПК,2(АЌ),97]; 2. изр.: **реа зимуве** 'многу се нервира' ~ трудната жена секогаш треба некој близок да ја прати, да не биде сама, зашто ***туварина*** *жена уд малце нешто* ***реа зимуве;*** т.е. не треба многу таа да се исплаши и возбуди, дури и со последици [ТГ,103].

**ре́бре (сӑ)*** impf 'се спрема да стори нешто' ~ *сѐ сӑ-ре́брум дӑ-ти-до́јме нӑ-го́сте, а́ма не́ ми ујди́се* [ПК,2(Гӑр),197].

**ревани** n 'врескање, рикање' ~ *тамо, дека чуваши, едвам дојде една страшна ламја, ревјаши ешти от*

*далеку; ... и как дојде ламјата тамо, земјата си затреси от ревани и от бучени, хем каде него хождаши, и, кату приближи при него, тогас тој зева тешка негова бозлугана* [V,РМ,219].

**ре́вла** f 'девојче (жена) што често плаче – плачка' ~ *а́дна ре́вла-ј, ни́куј не мо́же да́-за́пре*; за дете: **ре́влʼо** [ПК,2(Грам),97].

**ревне*** pf – в. **риве́** ~ – *"Дукарӑјти кола; [колали и бјули; [да качим нивјастӑ" [Дукарахӑ кулали; [кулали биули; [крцнахӑ кулатӑ; [крцнахӑ, струшихӑ сӑ; [ревнахӑ биули; [ревнахӑ пукнахӑ* [БД,51].

**редба** f 'нешто по ред, во случајот зборови, песна'~ *гласут ка ти чујах, српот си јуставих; [српут си јуставих, тебе да те слушам; [тебе да те слушам, каква песма пејиш; [каква редба редии* [ТГ,338].

**ре́дук*** adj, opp. на 'густ' – сп. објаснување за називот: **ту́ри–пе́чи** (вид баница) ~ *мо́-ј ба́ница, сӑ-кла́ве ма́лчко ре́тко те́сто уф-типи́ийта и сӑ-зӑпе́чуве, се́тне па́ сӑ-кла́ве ут-те́стто, па́ сӑ-путпе́чуве и се̏ тӑка́ дур дӑ-сӑ-нӑпӑлне типи́ийта* [ПК,2(Грам),84].

**ре́дук зӑмба́к** m, bot. 'вид цвеќе' [СК,334].

**редум** adv 'кога нешто се врши по ред'. ~ *Јане се скрил пот кошот, шчо го хранили на кон'от. Жента му видела се̏ редум, сам пот кошот не видела и си отишла и речела:"Нема нишчо"* [ШС,V (411) ]; ~ *речел дефот: "Зашчо вижда кон'от пак? Виде се̏ редум, да не се скриал Јане?"* [ШС,V (411)]; односно: **редом** 'едно до друго, по ред' ~ *дјадовци редом сидеха; [и рујно вино пијаха; [де видјаха млади Гојка; [виното си оставиха; [и си дума продумаха: [–"Бре благатка това татко и това сина!"* [БД,21]; ~ *момата вели, говори: [– Јоре момчиња, леле, мои браќа; [това со лудба не бива; [кладејте прстен, леле, на бука; [земајте пушки, леле, во рака. [Сите ми редом фрлаја; [никој ми прстин, леле, не јудри; [фрлила мома, јудрила* [БМ,74].

**ре́жинʼ** m 'отсечено парче, пр. лебʼ' [СК,334]; и: **резӑн** ~ *знајӑм си мале, помн'ам си; [јас гу дугоних ду Хрватска земја; [девет ден'а л'у по ода ходих; [девет кон'а под мене пукнахӑ; [а по сухо един господ знае; [да гу стигн'ах аф земја штах гу клада; [штјах да го сјака резӑн по резӑн* [Б(С,ДХ)42].

**резе́рва** f 'нешто оставено настрана во случај на евентуална потреба' ~ *ка́ сӑ-испӑлнуве вре́муто дуде́ка му-рӑче́л де́уто... о-зӑпи́ре пӑрӑхо́до та́м, нӑкӑде гра́ницӑта, дӑ-претста́вӑме. Изл'ӑзе́л тӑка́, рӑбутни́ците си-и́мӑт ја́дне, пи́јне, ут ца́ро се̏...резе́рва* [ПД,150]; ~ *и, ви́ка, за̨тва́, на̨-пло́днити го̨ди́ни, пӑрвити, ќи-си-спре́миш хра́на̨ за̨-се́дам години. Исто̨ та̨ка́ и-дру́га̨та̨ сра́на̨... зна́чи су́ша̨та ќи-изго́ри се̏. И за̨тва́... ќи-кла́јме р-зе́рви* [ЛС(К),112].

**ре́јс*** m 'превозно средство за повеќе патници, автобус' ~ *пӑрӑхутчи́ита зӑпа́ле пӑрхо́до, ут-та́м прӑку-Ита́л'ја, нӑ-ске́л'то изле́вӑт, сӑ-свал'у́ват ут-та́мка уф-Бе́лграт, ус-ре́јзо̨ уф-Ско́пја, ус-ре́јзо уф-Стру́мица и́да̨т* [ПК,2(Ним),271]; ~ *уттáм си-стӑну́вне су-де́ца̨та, би́ше мо́јут Ѓо́рѓе, би́ше и зе́тут Ѓо́рѓе, би́ше и нӑ-те́т-му та́м, риши́ја̨: дӑ-бе́гине, па́ дӑ-бе́гине. Му-ве́л'ӑм: ќи-ја́јте и ки-бе́гне!*

поминале жителите од Кукушко, притиснати од грчката солдатеска за време на Втората балканска војна 1913: ~ *и фăти́ме нă-го́ре пу-пла́нинта. Пắтут ти́ска, зна́че. Ко́ли те́гл'ат нă-мо́ш дă-пуми́нат, то́пишта вắрват, вујни́ци стóот и ти́ске, зна́чи, зă-дă-испа́ѓат. И та́а ве́чăр испăдна́ме. Лижа́ме нă-Кру́ша, пла́нинта го́ре. Ко́га усăмна́ зима́ ади́н арăпла́н, зима́ дă-вắрте. Фати́а дă-ви́кат, а́ма не́ нắпрăви́ па́кус. И зима́ наро́до вắрве зă-нă-Паро́ј дă-сă-сле́зе, кăде Кăнџăли́ј та́м. Ут-та́м* **рипна́ме**, *замина́ме Дими́р-иса́рско́ мо́с и пу Стру́ма нă-го́ре ду-Ду́пница бига́ме. И, у-Ду́пница, та́м, сиде́ме нă-пала́тки* (шатори), *у-по́л'то сиде́ме. Та́м сиде́ме кулу-штири́јсе де́на, пе́јсе, нă-мо́жум, ти ка́жум. Нă-по́л'то, нă-по́л'то ду-Стру́ма. На́ро́т но́го. И а́ј, ка́ о́дихме нăго́ре, ка́ бе́гихме, кăде Симитли́ј ли би́ше, кăде Цума́та, бе́ѓме. Одат вујни́ци ускóјне. Ни́а кут-де́ца: "Чи́чо да́ј ма́лко ле́п!"* [ПК,2(Коц),353]; 3. 'се устреми да се тепа' ~ *ка́ чуја́л то́ о́ти и ку́чăто не́ ја́де и пăте́ло и-шó пăркáжувăт, рипна́л: "Шó са́киш жéно, пăри́, пăри́ ли?" Ка́ си-зăма́л, у́дри по́-го́ре, по́-до́ло, у́дри ус-та́ тuја́гăта* [ПД,153]; ~ *и ни ви́кăт: "Ви́а сте уд-уле́ерта фа́тни, а́јде сја́а куми́сијта ќи-вă-гле́де". Кăлде́е куми́сија, нă-глида́а уд-гра́до нă-во́нка. Нă-јспумина́а си́те, нă-глида́а кóј шó-ј зăра́зин и ќо-зе́мат, ќо-фắрл'ат у-ва́рта... Умре́ нă-дру́зјут ми бра́т адна́ мо́мичка, га-зима́а да-но́сат уф-адно́ се́ло да-зăко́пат. И-ми́и, ка́* **рипна́ли** *шо́пито, ка́ зе́ли п-а́дна балти́а. Буга́рто, сѐ шупа́ци би́а та́ма. Ка́ зе́ли бăлти́јте, с-ја́а зима́а и н'а́, мо́мичката, с-ја́а дунсе́е. И н'а́ с-ја́а зăкупа́мă нă-пắто. Не́ да́вăт уф-гро́биштта. Не́ да́вăт. Мăкидо́нци, ви́ке, нă-ва́ска бăлти́а, пу́шка. И ни́а, нă-пắто искупа́а ду́пка, а зăкупа́а и ус-тắрне а-пукрија́ме. И вăрве́ме зă-Самоко́ф* [ПК,2(Драг),340] – уште едно мачно доживување на бегалците од селото Драгомирци (Кукушко) – кога не им било дозволено мртвото дете да го закопаат в гробишта.

**рипну́ве** impf 1. 'се устремува' ~ *е, о́дат на го́сте уф-ма́јка-ј. Удри́ла зми́та на-пắрвăта вра́та, сă-јави́ла ма́јка-ј. Рипну́ве ма́јкăта до-а́пне нă-де́тто. "Не́м, то́-ј мо́-јоо спăси́тăл", ви́ке зми́јчкăта* [ПК,2(Ним),262]; 2. 'скокнува' ~ *е, и́дат ут-та́м, де́тто сă-чини́л а́јн загáр, о́дат ус-ма́јк-му. Уде́јќи та́м пу-пắто рипну́ве ади́н за́јц. Сă-пушту́ве то́о де́те, сја́а шо-зăга́р, фа́ште за́јцо, о-да́ве на-ма́јк-мо* [ПК,2(Ним),269] – кратката заменска форма за дат. предмет 'му' се јавува во формата **мо**: **о-да́ве на-ма́јк-мо**, што е резултат на неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали, односно на обратната редукција **у** > **о** (вакви примери има и на други места); ~ *та́тку му* (рекăл)*: "Душе́л ре́т и на ста́рте – да-ј зе́ме вујни́ци". Ма́јкăта ре́кла: "о́ди ти, де́тто ќи се́де до́ма". Во́а, ка лижа́л та́м, рипну́ве: "Ја́с, ќ-о́м, та́тко, ре́кăл, ја́с биде́ќи, зăштó ќ-о́јш ти"?* [ИГ,115] – во контекстот прави впечаток зачуваната глаголско-прилошка употреба на 'бидејќи': **ја́с, ќ-о́м, та́тко, ре́кăл, ја́с биде́ќи, зăштó ќ-о́јш ти?**; како што е познато во литературниот израз 'бидејќи' има функција на причински сврзник; – в. **рипне**.

**рипче** n, dem. од 'риба' ~ *што се вртиш, море, што се кршиш? [како*

*змија, море кујнашница; [като рипче, мори, ју водата? [Јовано-ј мори Јованке* [БМ,146].

**ририф** m, bot. 'зрнесто растение, успева на југ – наут, откако ќе се испече се јаде, се вика **леблебија**' ~ *после хорото си собират и акалесаните сватови, зеват ракиа едно крондирче и ририф едно бл'удо, и зентјут сос них, сос тăмпани ч'укајке, хождат да земат кумот* [V,PM,248]; ~ *ки си собрат десетина жени да подат на* **повиш**, *за занесат една зја папуци, скахуни, шамии, фес, ририф, един крондир вину и един ракиа. Секоја жена по едно н'ашто ки земи на рăнката* [V,PM,245] – во текстот има уште една потврда за широката употреба на предлогот **на,** во случајот наместо 'во', евентуално 'со': **едно н'ашто ки земи на рăнката;** ~ *тогас от јунакот за врăзат една кăтка, за ја варакосат с фарак, и четри пет алтăни, и един прăстен от стребро, и един от мјад, и една шамиа и една везена риза, и за кладат на един лингер малко ририф* [V,PM245] – во текстот има присуство на лексичкиот архаизам **мјад** со значење 'бакар', сп. во рус. јазик.

**Рисáнта** (женско лично име од Солунско) ~ *на-врăх дв'ăт'ạ гудúни ми дáди Гóспут' инá мумýш'ка, ја крăст'ạх Рисáнта* [MS,t,3]; сп. **Хрисантú** [MS,s,98].

**Риса** (ж. лич. име запишано во Мегленско) ~ *на лулката фидан Димо: [јод гранка, јод гранка, Рисо-ј мори; [на Ристе у раци. [Шири раците Ристе, море; [Риса ки падне, и! [ти да ја фатиш, и!* [БМ,28]; ~ *мома се лула, ој мила гранко; [мома се лула; [тај фидан Риса, ој мила гранко; [тај Ристивата; [момче ја пуле, ој мила грано: [момче ја пуле; [тој фидан Ристе, ој мила гранко* [БМ,28].

**Рисин*** adj 'она нешто што ѝ припаѓа на Риса' ~ *ми никнало цвете труфанда; [у Рисината градина, градина; [поминува Мици скинува; [– Дејгиди Мици будала, будала; [неми ми го бери цветето* [БМ,26].

**рисканúца*** f 'удар, трага од удар' ~ *Тăкат, плáч'ат, рисканúци дáват сăс балтáци, ч'ýкат, ж'éл'ạзу јаку-ј сă ни утфáра хúч'* [MS,t,53]; сп. **ратанúца** [MS,s,98].

**рисјáн*** m – в. **ристéн** ~ *нóго мăка сме тигл'áли ф-тýрско. А-бé, нăвéчăре, знáјш ќи-сă-зáпниш уд-зáј-слăнце. Зăјдé слăнце и дóма, кóј дéка-ј, тáм д-устáне. Нéли сăзбијáа тóги, сúте нáши рисјáне шо-бúа, нă-Тýрција г-удрúа. А-пă зăшó бúше бóјо, зă-Сóлăн сă-бúит* [ПК,2(Иц),280]; ~ *у стáро врéме, у-иднó рисјáнцко сéло, имáше сăмо иднă-тýрцка кýјќа. Гáздăта нă-тá кýјќа сă-викáше Асăн... áрно мубéше, áма сăмо иднă-мăка гу-јăдéше, чúнки бéше уд-дрýга вéра и нé сă-мишéше су-рисјáните* [ДК-(Деб),153].

**рисјáнцки*** adj 'нешто што се однесува до верата христијанска' ~ *у стáро врéме, у-иднó рисјáнцко сéло, имáше сăмо иднă-тýрцка кýјќа. Гáздăта нă-тá кýјќа сă-викáше Асăн* [ДК(Деб),153]; ~ *дивојко, млада, убава; [турчинска душа мириса; [като на сено спарено; [иврејска душа мириса; [като на гнило јабауко; [рисјанска вера мириса; [като на ран беу бусилок* [БМ,31]; ~ *идну-дéн Асăн клáл ниéт дă-и-упúта сил'áјнте: Ако мóже дă-зéва и óн рисјáнцка вéра и дă-мóже дă-си-óде нă-гóсти, а и дă-му-грéдăт гóсти* [ДК(Деб),153]

– присуството на гл. **греде** 'доаѓа' ни потврдува дека во овие говори (како периферни) постојат голем број архаизми, во случајот лексички; поткрепа за овој случај наоѓаме во словенечкиот јазик.

**ристе́н*** m 'тој што се придржува до христијанската вѐра' ~ *ако не му фăрлăт на Турчинот, коа ки гу закопăт ув гробут су пиштол, он ки стана ут гробут, ки сă чина диво прасă и ки му (оди) на руднијнте дом му; ристејнту пă сă чинеле вампирă* [МЕв(Р),77]; во минатото со поимот **ристен** често се покривала и националноста, тоа се потврдува и од контекстите што следуваат' ~ *сă-ви́кум Го́це Нико́луф, ро́дин сум уф-Ку́кушко, уф-се́ло Шикирли́а. Ут-Ку́куш са́ат и де́сит мину́ти, по́вќе не́ма. Лắжа не́ма уф-ме́н. Двăна́јсе кắшти би́ше. Сѐ ристе́не. На-бе́го имо́т би́ше* [ПК,2(Шек),277]; ~ *ас сум ро́дин ил'а́да до́витсто́тин и пắрва гуди́на уф-Куџумăрли́а. Ф-Сики́рник сум до́јдин трина́јста гуди́на. Би́ше три́-читири́јсе кắшти. Не́мше Ту́рци, не́мше Ѓу́пци, са́мо Македо́нци – ристе́не. На́што се́ло, та́м бли́ско Биглири́а, Кăза́нăво. Ни́ă о́дăхме нă-пắзăр нă Ку́куш и нă-Со́лăн, а́ма ста́рте о́даа* [ПК,2(Коџ),349].

**Ристе́на** 'ж. лич. име' (запишано во Кукушко) ~ *ка́ флизе́ та́а Ристе́на, нă-На́нчо гу-нăпрằви́ ма́т и мăскăра́* (= го посрамоти) [ПК,2-(Гăр),158].

**ристенцки** adj – в. **рисјанцки** ~ *ристенцки селă устăнаа ногу малцă и тијă шо беа сă нăогиа нă подолнă, по плăниницкă земјă. Ув Сулунцкатă рăмнинă и окулу неа, ногу малцă ки имаше ристенцки села* [МЕв(Р),84]; ~ *а зă то силјајнту уд ден нă ден се по сиромашејăт, се по си-ј скусувăт арџујвту и фăтијă да гу уставăт селту и дă пуминувăт или нă Пазăр или нă Солун. Сăтă ристенцки мали нă Пазăр сă туку речи сăл ут силјајнă, шо имăт утидену там за крајните 40 гудини* [МЕв(Р),91].

**Ри́сто** 'м. лич. име' (запишано во Кукушко) ~ *уддéме пу-ре́кăта, флизе́ме уф-е́дна је́ла, шо-о-ви́кме ни́а, та́ма да-прăнуќа́вме. Ле́п не́ма, во́да не́ма, ни́што не́ма. Де́тто нă-ци́цка нă-ма́јкă-ми пла́че зă-ја́дăне, пла́че, о́но пă, ќи-нă-изда́де. И флизе́ме та́ма, мра́фки ќи-нă-дуја́дат. И ма́јка-ми ви́ке: "Де́ бре Ри́сто, ти сă-мо́че? Да-му-да́јме, ви́ке, нă-де́тто, зе́р ќи-н-изда́де, тă ќи-нă-ј-сте́пăт ту́ка, нă-мо́ш ни́кој да-нă-на́јде. Слубо́дăн ка́-ј чуве́к, и́де муча́не, да-ми-про́стиш, а́с зима́х дă-сă-мо́чум, сте́нки, сте́нки кулку една́ лăжи́ца мале́нка, двă-три́ ка́пки и пра́во уф-рắџте, му-ма́чкиме нă-у́стта нă-то́о бра́тчто шо́-ј гудина́ко. Му-ма́чкиме нă-у́стта дă-за́пре пи́сканто, дă-не́-пла́че, дă-не́–н-изда́де* [ПК,2-(Ал),358] – од контекстот е многу јасно до која степен бегалците од Кукушко, пред стравот за биолошки опстанок, останале без достоинство, па дури на бебето, му ги мачкат усните со мочка за да не плаче, за да не бидат откриени од грчката војска; и **Ристе:** ~ *на лулката фидан Димо: [јод гранка, јод гранка, Рисој мори; [на Ристе у раци. [Шири раците Ристе, море; [Риса ки падне, и! [ти да ја фатиш, и!* [БМ,28]; ~ *мома се лула, ој мила гранко; [мома се лула; [тај фидан Риса, ој мила гранко; [тај Риствата; [момче ја пуле, ој мила грано: [момче ја пуле; [тој фидан Ристе, ој мила*

*гранко* [БМ,28]; во Гевгелиско се запишани следниве варијанти: **Ито, Ичко, Индо** [ТГ,114].

**Ристив*** adj 'нешто што му припаѓа на Ристе' ~ *мома се лула, ој мила гранко; [мома се лула; [тај фидан Риса, ој мила гранко; [тај Риставата; [момче ја пуле, ој мила грано: [момче ја пуле; [тој фидан Ристе, ој мила гранко* [БМ,28].

**Ристо́с** m 1. 'името на синот божји' (според верувањето на христијаните) ~ *тоги ричеа Кулужек, Сечко и Мартин: "не можеме да му празимме бирикетут, ами да гу угорчиме, да гу фӑрле". Земаа малце ут просто, утидеа тамо, дек ке заминише Ристос, гу пучикаа, ето ти го и Ристос ке замине...* [V,PM,294]; ~ *ке замине Ристос, да му речиш: "Даскале! Ти са мол'ум, воа леп е ноф, да гу благословиш да е блак!" Ристос риче: "Да е благословен, да е блак, да са ранат л'ујто!" Стана офчарут, си дујде дома, апна блак, по-блак – здраве* [V,PM,294] – сп. го изразот: **по-блак – здраве** (= многу блак); ~ *пу́шката бе́ше нӑ-Апусто́л Пе́ткуф. Кунда́кут нӑ ӑдна́та стра́на зла́тно кӑрс, нӑ-дру́гӑта стра́на Ристо́с, Бугуро́дица су-Ристо́с, зла́тни бе́а нӑ-кунда́кут* [ВЕв,299] – во контекстот има јасен пример за нарушена конгруенција: именката од машки, а атрибутот од среден род: **зла́тно кӑрс;** 2. изр.: **Ристос са руди** – со овие зборови се честита *Бужиќ*, се изговараат веднаш кога гостинот ќе влезе в куќи за да го честита празникот. *Бужиќ* се слави три дена [ТГ,88]; **Ристос да је тука** – со овие зборови се бара помош од синот Божји. Ст. Тановиќ запишал: "Кога прашувам некоја жена за одредена болест и за нејзиното лекување таа ќе ми одговари: *"Ристос да је тука, не са пите за тија работи, који ѓавул та буце... тија работи не са арни..."* [ТГ,2].

**Ристосуви мӑки** pl.'големи маки и тешкотии, што се поврзуваат со голготата на Ристос – синот Божји' ~ *дали ти не знајше, Петре; [оти немум јаска никуј; [ни рода руднини, ни татко ни мајка; [на кого молба ки правум; [Зашто, Петре, јас устанах; [оти, Петре, јас не умрех; [да не гледум вија мӑки; [вија мӑки Ристосуви!* [ТГ,-264]; сп. како народот ги доживува последните моменти од животот на член од семејството: – от-како свештеникот, на тешко болниот ќе го причести и ќе му ја прочита *прустената мулитва*, домашните ќе се соберат околу болниот, и домаќинот ќе се помоли на Бога: *"Што са вија Ристосуви мӑки, што са вија тигоби? Чиј са вија толко греуве; зарди кого толко са мӑче? Вaја душа не је толко..."*

**Ристосуви дни** pl. 'времето од Божик до *Вудици* се вика *Пугани дни* или *Некрстени дни*, а некои ги викаат *Ристосуви дни*', бидејќи (според верувањето) во тие дни Исус сè уште бил некрстен и ѓаволот се трудел да го излаже и да не се крсти, т.е. да не се исполни божјата волја. Се верува дека во тие денови сиот свет е усмерен против човекот, и билниот и животинскиот. Ноќно време не треба никаде да се оди, особено *уд вичери па ду први петли* [ТГ,12] – суеверие наследено од минатото, но денеска ретко кој го уважува.

**рит** m 1.'мало возвишение, низок релјеф' ~ *и у́стата му сӑ утвури́ на во́а саа́т, и изи́кут му, да фати́ да си прикажу́ва, и благосо́ви на Бо́га. Да му си дујде́л на ти́и шо седе́ле*

*уф ку́ки но́го стра́х и на са̌та ри́дишти и плани́нити* [MV,K,322]; ~ *Дедото гу питал: "Дека одиш, бре синко?" –"Одум на чуждина, да ќарувум, да си ранум децата". Ки ти кажум едно нешто, ама ки ми слушиш?"* (погрешно пишува: 'ама ки ти слушиш') – *"Зад тоа, зад тоа рид има едно пасто село..."* [V,PM,273]; ~ *са-грабна́ле и Ѓу́птино почна́л да-и–беле́е о́чте, а змео́ го пита́л шо́ то́лко са-куко́те. Во́а му одговори́л о́ти гле́де на ко́ј ри́д да-го-фа̌рле* [ВГ(Мир),272]; ~ *на ти́и дни́ти, стана́ла Мариа да си ути́шла та̌рчани́к пу ри́дут на гра́т И..., и фле́гал на Зaари́нита ку́ка, и радува́ла на Елиса́вет* [MV,K,300] – во контекстот има убави примери за нарушена конгруенција: за истиот субјект **Мариа** како предикати се јавуваат л-форми и од м. и од ж. род: **ути́шла, фле́гал, радува́ла**, што потврдува дека категоријата род во југоисточните говори е сериозно нарушена. Називот е регистриран и во микротопонимиската номенклатура: **Бо́јчуф Ри́т** ~ *на́што се́ло та́м би́ше куту ба̌йрско се́ло. Имше адин ри́т о-ви́кме Бо́јчуф Ри́т и уд-не́го, ут–та́м на-до́лу са̌-гле́јше Сулу́нско По́ле* [ПК,2(Мор),-223]; **Ри́дишта** ~ *па́мнум, ка́к не̌ па́мнум. Лузи́нта де́к ни би́а то́а са̌-ви́кше* **Ра̌зли́вук**. *Та̌ка́ са̌-ви́кше ме́стто, зна́чи. По́сле ка́ ќи-зами́ниш* **Ба̌зла̌́цте** *и́мше* **Ри́дишта**. *По́сле уд-Ри́дишта ка́ ќи-пуми́ниш на̌-до́ло и́мше е́дно ме́сто му-ви́кихме Бербáтки* [ПК,2(Коџ),349]; **Гувида́рцки Ри́т** ~ *и́михме дру́го ме́сто Гувида́рцки Ри́т. Тумбу́р би́ше та̌ка́, ри́т би́ше, Гувида́рцки Ри́т му ви́кихме; ца̌́рква и́михме, и́михме, Шви́ти Атана́с. Па̌на̌ги́р и́михме на-Сви́ти Атана́с. Ем на-ле́то пра́ваа панаги́р, ем на-зи́мта. По́сле ут-та́м на-до́лу ќи-ис-па́дниш и́мше ме́сто* **Пе́трин Ка́мин** [ПК,2(Коџ),350]; 2. 'гатанка': **два брата сус един рит раздилени; дејна ноша са гледат па на можат да са видат** ? (одг.: 'очи') [ТГ,290].

**ри́та** (во с. Висока и Зарово: **ра̌́та**) impf 'удира со нога, клоца' ~ *мага́р'анту ра̌́та* [MS,s,98]; ~ *"Јазе сам Мајдон, што сакаши да ми испечиш на ражен да ми јадиш, туку сега јазика ки ти закарам на мој цар, он да ти изјади" Кату чу така протударку, фати да си џаска аф санда̌ко, фати да рита* [V,PM,76]; ~ *де́тто, утта́м с-и́де до́ма. "Е, ви́ке, ма́јко, маа-еба́х на̌-џа́ро, сја́а слу́ши ма́јко: ќи-са̌-чи́нум, ве́ле, ајга̌р. Ти ќ-о́јш да̌–ма̌-по́јш на-че́шма̌та, ќи-ри́тум, ќи-ско́кум, ќи-т-а́пум за̌-ра̌́ци, за̌-гра̌́п, да̌-не́ са̌-пла́шиш* [ПК,2(Ним),269]; ~ *чу́в-са̌, то́: ко́јн ри́те* (сп. стсл. ритъ 'задник') [ПД,(Ник),132]; ~ *и они кату, кату отиваха на па̌тјут, земаха от един кон мухи и кладоха на мулитата, и, как фатиха мулитата да ритат, си разбегаха по гората* [V,PM,49]; ~ *ко́н'ут ра̌́та; да́ј му идна́ ра̌тани́ца* [ПСт,ЗС,64].

**ри́тка*** f, dem. – в. **ри́т** ~ *Ла́за̌рца-ј ту́мба, ри́т. Та́а ту́мба би́ше му́-ѓи Га̌ва̌л'а́нци, Дра̌гуми́рци и Кре́-џа̌во, а Кре́џа̌вска би́ше. Та́м и́мше да̌-ка́жме три́ куту мигдани́шта. Га̌ва̌л'а́нци са̌-зби́раа ба̌шка́ о́ро, а-па̌-дра̌гумирча́не ба̌шка́, кри-цува́не ба̌шка́. Лузи́на и́мше, пра̌ку ри́тка̌та би́а, а ри́тка̌та са̌-ви́кше Сви́ти Атана́с* [ПК,2(Крец),295].

**риткач** m 'клас од пченка на кој зрната не се едно до друго, туку се ретки, оттаму и името: *риткач* <

'реткач' (со редукција)– кога пченката ќе се излушти се мери со **каца** (голем дрвен сад, од едната страна отворен); ретките **груздаци** (класови) се одделуваат и посебно се мерат [ТГ,347].

**ри́тке** impf – в. **ри́та** ~ *е, сă-чинúл адúн áт. Оде бáбăта дă-о-пóе вéчăрта, рúтке, скóке, г–áпке нă-бáпта зă-гăрбо, зă-рăце. Цáро глéде: ај-анáсăна, уд-дéк нă-тáа баба тóо кóјн тăкóф сúлен* [ПК,2-(Ним),269]; ~ *дéчкăта сă-рúткăт* [ПК,2(Гăр),98]; изр.: **сј-оо ри́тке кăсмéто** (= кога некој не го прифаќа понуденото, иако е корисно) ~ *нóго будлá мóма: нé о-сáке, стáр бúл, шó дă-ј прáвиш, сáма сј-оо рúтке кăсмéто* [ПК,2(Гăр)-194]; **áтуфте сă-ри́ткат** (= големите, силните се караат) [ПК,2-(Гăр),153].

**риткини́ца** f 'удар со нога, клоца' ~ *áк ти дáм аднá риткинúца дуртáм ќ-óјш* [ПК,2(Гăр),98].

**ри́тне*** pf – в. **ри́та** ~ *кугá дујдéл ду-лисúцта, глéде ýмрăна лисúца нăпăто. Сă-свăлúл ут-кóлта, ă-ритнáл* (пишува: рипнáл) *лисúцта, та нé-мăрднýва. Сă-зăрăдувáл и си ричéл: "Ха, тăмáм мóјта жéна нéма ќýрк"* [ВК(Пат),285]; ~ *бéги, ут-кăт мăгáрто, зéр ќи-тă-рúтне* [ПК,2(Гăр),98]; ~ *úмахме áдна кóза, нóго ујлúа* (со лоши навики) *бúше, сè гу-истýрвише млéкто. Емéн ка измóлзиме óна ќо рúтне* (садот со млеко) [ПК,2(Грам),120].

**ри́тнин–а** adj, fig. 'набркан-а' – сп. **ри́та** 'удира со нога, клоца' ~ *áџаба рúтнина-ј жéнта, шо сă-шéте сáма* [ПК,2(Гăр),98].

**ри́тче*** n, dem. – в. **рит** ~ *ми кăквó бúше? Ни плăнúнцко, ни пóлцко бúше сéлто Штéмница. Тăкá бúше кути-дóјдăно, нúвите му бúа кути нă-ритчúна тăкá, áма сă-рабóтаа* [ВК(Шт),285]; ~ *Крýша-ј пă ут-кăд úзгрева.Нúа úмаме дрýги ритчúна сăс баúр прăт Крýша. Мýќи Крýша и мýќи нáс úмше дрýги ритчúна пă зăт тúа ритчúна–ј Крýша-Балкáн* [ПК,2(Шт),247]; ~ *на панагúр úдаа ут-сúте сéла. Ќи дőјдат, óра ќ-úма, гóсте. Тавá-ј панагúр. Ут-тáа крáј па úмахме пá рúт, сă-вúкăше Гулéмјут Кáмин. Нă-вáа крáј пă дéк бúше Свúт Атăнáс úмше па Инчáруф Рúт. Имше Цúл'уво Бунúште, рúтче бúше тóо* [ПК,2(Крец),295]; ~ *тúа рýсалијте фăтúли: сáмо сă бикóл'ат и вăрват. Сè-ткá óрто гу-бикóл'ат. Нáште кáк сă-стујáли нă-нéкуј ритчúнка, куту висóчко-ј бúло, глéдат, тúа, вúке, ќи-сă-јскóл'ат. Рýсăлијте сè сă-дублúжуват, сè óдăт. Тăпăнто чýкат нă-жáл: дáм, дýм, дáм, дýм, а рýсăлијте ус-кăлăчките ќи-сă–јскóл'ăт* [ПК,2(Ал),355] – во контекстот ја забележуваме множинската наставка **-инка** кај именки од ср. род: **нă нéкуј ритчи́нка;** односнава наставка често се јавува со хипокористичко значење.

**рицал** m 'советник, близок до високата власт, до престолот' ~ *кату чу царјут таков одговор от малко дјате, си усрамоти, та тогас извади една шенпа алтăни, му даде на дјатето и си утиде на конаќут, си расчуди и вели сам на себеси:"Това дјате толко ум што има, харно е да гу зема и да гу чина на конаќут ми един рицал"* [V,РМ,95]; ~ *тóј му вéли нá цáрјут:"óтвори сандăкот да видиш!" Отворú цáрјут сандăкот. Штó да вúди? Пăлно сéкаква парá... Тогáс цáрјут сúчките нéговите рицáли ги*

*изгонú, ги утепá и нéгу гу проминá пӑрв човéк, и пáк са чинú кату тáтко му богáт* [V,PM,119].

**рицá–идерӑм** изр. со кој се искажува почит и се бара помош ~ *óна фӑтúла дӑ–óхке и жáлно дӑ плáче: "О-о лéле глáвичка, о-о лéле глáвичка!" – "шо-тé-ј, мурú кýмо лúсо?" –"Вудничӓро мј-а-скӑпá глáвта дӑ-ми-тéче мóзуко. Амáн, рицá-идерӑм, кáчи-ме нӑ-гӑрбо и уднéсиме дóма!"* [BK(Пат),286].

**рич'é*** (и: **р'éч'и**) pf 1. 'проговори' ~ *р'éч'и едúнајут уртáк: "да стáними сфáтуфци!"* [MS,t,78]; ~ *д'ӑт'а нту и р'éч'и на мáјка-му: "јас за пóда на касабáта да брӑкам рáбута"* [MS,t,81]; ~ *и гу пӑта мумáта: "ш'ó стóри?" – тóј и вилú: "как ми р'éч'и, тӑј стóр'ах"* [MS,t,82]; ~ *кáза сфáт'ата: дóјди з'éнт'ут, му дáдухми прóск'éфал, на р'éч'и: "úма вӑлна на гансóт"!* [MS,t,78]; ~ *утúва калитáтата думá, му вилú измикáрката: "икимџ'úјата ми р'éч'и да ја ни разбýдими"* [MS,t,13]; ~ *ти ни р'éч'и пак да пóш' ?* [MS,t,10] – во прашална реченица негацијата **'ни' (не)** стои меѓу заменката и глаголот; ~ *кугá за т'а стрӑти пóпут, да му рич'éш', да дóјди вич'арóт на усимт'á сáтут* [MS,t68]; ~ *и да му рич'éш' на ч'урбаџ'úјата: "б'ӑлуту ч'éрну стáнува и ч'éрнуту б'ӑлу стáнува, пúсанóту сӑ ни распúсува"* [MS,t,15]; 2. 'запеа' ~ *и малкото, кога плачаши, тја песна му пејаши и вел'аши: "ох чендо без имја, да ти знај баба ти, ча е Констандиново дете, да ти стори стребрјана л'ул'ка, да ти л'ули". Тја тас песна ја речи еднош и даш, на третојут пак вели: "ох чендо без имја..."* [V,PM,229]; ~ *ај зафатиме да веламе; [ка рекоме една песна; [ќи речиме јуште једна; [ќе се сторат две песни; [две очи мома има* [БМ,166]; 3. 'помисли' ~ *и Алéксандрóту сӑ пуч'ýди и нóс р'éч'и да пóј напр'ӑт', кутý кáк сӑ врна назáт'* [MS,t,60]; ~ *и от тогас типӑра не рече веки за негу да купи ништу за неговот кӑсмет, туку се за жената му и купувал. Така са чини млогу богат* [V,PM,86]; ~ *"утúдух на перивóл'у за да субéра смóкфи и там вúд'ах инó пúл'а маламóсану и р'éкух да гу фáт'а и тóј пуб'ӑгна"* [MS,t45]; 4. 'се обиде' ~ *р'éч'и за да нúкни д'ӑт'а Катúнч'у за да в'éни кáлч'а, сӑ уд'алú ут пулувúна, пáдна на зим'áта* [MS,t,39]; ~ *Ч'убáниту мéш'л'ӑнтáта ги устáха да фл'áзат на рóпката; р'éч'и да фл'áзи и д'ӑ тинцéту, гу фáтиха ч'убáниту* [MS,t,16]; ~ *утúди и у Атúна, там вúди иднá хýбава мóма на ш'иснáјси гудúни; р'éч'и за да ја в'éни* [MS,t,9]; 5. 'измисли (име)' ~ *"áку рудú ж'инáта-му, как да му рич'еми инó úм'а? да гу рич'éми – Дијунúш' !"*[MS,t;46]; 6. 'препорача' ~ *Што не кладеме?! Што ричеја сè правиме; да речаа уд пиле млеко – и тоа ки најдохме! Ама кога нимал дни?!* – изреката: **кога нимал дни!** ја одразува немоќта на човекот пред смртта [ТГ,248]; 7. 'се реши, одлучи' ~ *афý ни нáјди рáбута на сýху, р'éч'и: "за пóда ... да рáбут'ӑ на мóри!"* [MS,t,84]; ~ *р'éч'и да сӑ пукáци, фл'áзи риж'éнуту на пýмпу, усл'éкна м'éч'ката* [MS,t,51]; ~ *имáло двýјца брáта. И тӑкá ричéли, нӑпрӑвúли нóви кӑшти. Нӑпрӑвúли áјн аéр, нóф аéр нӑпрӑвúли. Фéтук имáли, нӑпрӑвúли и нóф. Имáли гувéда нóго. Му-вúке: "Ајде брáте*

*ќи-сă-де́л'ме"* [ПК,2(Коц),344]; 8. 'означи нешто' ~ *ста́р'у му̀ вили́: "хував'ą ти р'е́ч'и ца́р'у, куж'а́та му ја ка́раха" – "ти сă мо́л'ам да ми кăж'иш', ш'ту си рич'е́ куж'а́та му ја ка́раха"?* [MS,t,40]; ~ *ду прид 15 –20 гудини бејзте териа бејлик, шо ки сă речă, они и имиа најблиските ду селту и најарните ниви и си-ј рăботиă су ăнгăријă* [МЕв(Р),89]; 9. 'искажа благослов' ~ сп.: кога пијат вино мажите благословуваат, а жените обично го прифаќаат благословот: *ка ричете, така нека биде* [ТГ,-20]; 10. изр.: **рече сос умот** (= си помисли) ~ *виде, паравиде Мај-дон, рече сос умо си: "от типăра веки ке да живувам, туку ади нека станам да ида сос времето ми!"* [V,PM,74]; ~ *фа́шкăт дă-игра́ат. Еднăш, два пăта, три пăта, пе́т пăта сè та́тку му па́жѓе. Де́тто си ре́кло на у́мут: сто́ј дą па́днум и ја́с еднăш, дą ви́дум, шо́ ќи пра́ве во́а та́тко* [ИГ,114]; ~ *Икаро́ту си р'е́ч'и сăс умо́ "ч'а́ј да сто́р'а ина́ во́лта, па́к за гу фта́са та́тку"* [MS,t58]; ~ *Кууму̧иа́та, кату ги виде ушниците, рече сос умот да са на жената му, али пак сос друг ум велиши, кој можи да влези аф неговата кăшта* [V,PM,69] – во контекстот има две дијалектни посебности, прво употреба на сврзникот '**да**' со интенсионално–декларативно значење, место 'дека', и второ употреба на сврзникот **али** со адверсативно значење: *рече сос умот да са на жената му, али пак сос друг ум велиши...*; **ричѐ и прăсичѐ** 'цврсто се држи до кажаното' ~ *шо́ ќи-ка́же, ла́фо не́ гу вăри́не нăсăт. Ќи-ка́же и ќи-нăпра́ве, ла́фо мо-ј* [ПК,2(Гăр),191].

**риче(ј)н*** adj 'споменат' ~ *сака оша да се кажа оти не сăлде така му сą трача оти Постул ăј токму утдаличен ут ричејнјут планинцки шокал, ами оти токмо ј далек ут сăта кажани градишта, шо са наогјат на надулијнте на ричејнте планијни* [РЕв(Р),71].

**рични́ци*** pl. 'наречници': тие што на третата вечер ја "одредуваат" судбината на новороденчето (од митологијата) ~ *Ину-де́те уд-се́ло нă-се́ло ути́шăл нă-ни́кује* (некој) *кра́ј. Му-ре́кăл: "Ако мо́же дă-спи́јăм ту́ка". Ти́а има́ле же́нцко руде́но. Тре́тта ве́чер... сă-утвури́ла вра́тта но́шкăта. До́шле рични́ците и пу́л'ат. –"Се́га шо́ дă-пи́шиме нă-во́? То́, ве́ле, шу ле́же та́му, то́ ќ-ă-зе́ва чу́пăта!"* [ДК(Ем),151].

**рич'и́на** f 'вид вино со некаков додаток' [MS,s,98].

**ришѐние** n 'административен акт со кој нешто треба да се изврши' ~ *се́тне фąна́а дą-да́ват ко́ј де́к са́ке д-о́де. Не́куј уддее́ зą-Ске́че, буга́рско Ске́че. Ни де́е та́м д-о́јме, дă-живе́јме. То́ се́ло ли, гра́т-ли, не́ зна́м шо́-ј, Ске́че – Буга́рија. А та́тку-ми нијќа́л, гу-вăрна́л о́н тăва́, ка́ сă-ви́ке де́, ришѐние, вăрна́л гу нăсăт. Он риче́л: "Ас са́кум зă мо́јто ме́сто, де́к би́х па́ та́м д-о́дум"* [ПК,2(Гăр),323].

**Рјазнови́ца** top. 'планински гребен, остри карпи' во реонот на Мраморица, Височен, Драмско. Ј. Иванов наведува: од исчезнатото име **рјазен**, односно од стсл. рѣза 'цртица, рецка' + топономастички суфикс [ЈИ,М...,185]; сп. забелешка кон наведеното толкување на Иванов: терминот '**резен**' не е исчезнат во македонските дијалекти, пр. Саќов го наведува како **ре́жин'** од кукушкиот, исто така тој постои и

во струмичкиот говор со значење: 'парче лубеница исечено со нож'.

**рјача (добрата)** f 'добар збор, односно: радосна вест' – така се именува вечерта пред Велигден, кога се пее Христос воскресна ~ *дојде времја, татко ѝ и маштеха ѝ кинисаха за Великден да подат на добрата рјача, ја викнаха и неа: "ади, кутро пипелашку, ела и ти да појми на добрата рјача!"* [V,РМ,205].

**роб** m 'тој што е во крајно потчинета положба' ~ *кату чу това лаф, Теодорак си зачуди много. Тогај му вели на Марина и на друзите: "ако можите виа испат да го чините това, јазе на вас да сам роб и сичкото мој имане да и вашо! Хем пăрво да чиними кондрати!"* [V,РМ,166]; ~ *тогај калек му кажува раната, што и била врăзана, хем му вели на царју: "таја сирвета да не и, што ми вăрза?" Хем му вели: "тиа поголемите твоите зентјувци са на татко ми робови и на гăнзувите имат и двата по една дамга от татко ми"* [V,РМ,161]; ~ *и тогај Марин изваѓа алтăно и чеврета, хем му вели на Теодорак: "ету, господине, тиа не са ли от невеста ти?" Тога и он поверува. –"Е харно, сега от вас сакам три дена мјухлет, та јаз сам на вас роб, ќуле"* [V,РМ,166]; ~ *кад си јана това брзо кон'че; [од дăхо му мăгла замăглило; [од пените роса заросила; [и ги стигна Марко крај морето; [двам замахна таја остра сабја; [исече им тија руси глави; [и си врна три синџири роби* [Б(С,ДХ),35].

**рóба** f 'долг домашен фустан на раскопчување' [ПК,2(Гăр),98]; Саќов запишал: **роба** 'машка или женска облека за спиење' [СК,334].

**робéнчица** f 'робинка' [ИГ,128].

**робина*** f 'жена во крајно потчинета положба'; сп. **роб** ~ *Половина му от кон' паднă; [де е дочул Крали Марко; [разиди са, разл'ути са; [разл'ути са на Филип Маџара; [чи погуби Дете Дукадинче; [и други седемдесет јунака; [и пленил седемдесет жени; [та ги робини закарал* [Б(С,ДХ),41]; ~ *поробил Марко, попленил; [поробил Марко ропчета: [робчета в синџир одеше; [робини в кола караше. [Кадăн Имера под кон'а; [под кон'а окована; [мăшко дете в рăките* [Б(С,ДХ),33]; ~ *тие му вел'ăт гоорјăт: – Назад, назад Крали Марко; [тој е јунак над јунаци; [та шта си та тој погуби; [как погуби наште мăжи; [та нас робини закара; [голи, боси, гологлави* [Б(С,ДХ),41];~ *Делчев ми, Делчев војвода; [кăде се готвиш да врвиш; [мене на кого оставаш; [мрсна робина да стана; [на Турчин мен да зал'уби; зал'уби оште погуби* [Б(С,ДХ),41]; в. **робинка**.

**робинка** f 1. – в. **робина;** 2. 'домашна помошничка, слугинка' ~ *скрихом от татка ѝ един ден сос неколку робинки и сос кучициата вјахна на кучиата, да иди на бан'ата да са бани* [V,РМ,56];~ *и, кату проминаха приз халваџиски дјуќан, л'у мăра тјанака гу и блăснала момчету и гу ареса мошни. И от млогу мерак пуснала една робинка, зема за десет пари халва* [V,РМ-56]; ~ *врнала са бјала Нада от бан'а; [ја прид неја дванаасте робчета; [робчета хи рамна пăтја размеват; [пăк по-нејă дванаасте робинки; [робинки хи златни крила дигат* [Б(С,ДХ),30]; и: **рубинка** ~ *тамо ја виде царицата таквас*

*мундра, што стојаши в портите, пусна една рубинка ја викнна при неа, тја ја земаха и неа рубинка* [V,PM,209]; во текстот што следува паралелно се употребуваат и двете форми: со и без редукција (**робинка** и **рубинка**). За нестабилноста на редукцијата зборува и К. Мирчев во работата "Неврокопския тъ говоръ; ~ *полека-лека отиде на мајчини бунари; беши станала веки кату иѓупка; стојаши тамо при бунарот кату ч'узда ч'удна. Ету дошли мајчини робинки, вода да нал'ајат. И тја им вели на рубинките: "ох, мили робинки, кажите на кралицата, и јазе да дојда во нејни конаќа* [V,PM,195].

**робува*** impf 'кога некој е во потчинета положба и работи како роб' – *Бре Јоване, бјалограждaнине; [Бјалоград ми гори, шче изгори! [Като гори, нека да изгори! [Ја сам на нек три години робувал; [прва година за мајка, за татко; [Фтора гофина на кон'а, за мен'а; [трета година за малка диуојка* [БД,180].

**рóве*** impf 'ја разрива земјата, прави дупка' ~ *змúја̨та̨ ро̨вéјќи тáму, пра̨вéјќи дýпка̨ н'ăгд, до̨јдéла̨ до̨-н'áко̨ј злáто̨, до̨-н'áко̨ј па̨рú. Н'áко̨ј ќýп с-скăршúл, лижéјќи мнóгу, мнóгу вр'áми и-с-истурúли па̨рúти* [ЛС(К),128].

**Ровúштето** top. 'место со остатоци од стари рудници', северозападно од Руждене, Драмско. Ј. Иванов наведува: од **ров, ровиште** (= голема дупка, јама), од стсл. **ровъ** [ЈИ,-М...,184].

**рóвна** adj, f (формата за м. род ја немаме регистрирано) 'желна, страдна' ~ *рóвна мáјка и за ќóрво чéдо* [ПК,2(Гăр),98].

**роглина** m (f) 'тој (таа) што има рогови' ~ *на пăтот и стретел бравот и ги питал: "Дека така, Самарина и Капаклина ?" – "На госте, роглина", му одговорили тие* [ШГ,V (403)].

**ро̨гузинáр** m 'човек што плете (ткае) рогузини' [ПК,2(АЌ),98]; заглавниот назив го забележивме во следниов опис на занаетите во Гевгелиско: освен *ругузинарски*, познати занаети уште се: *кувачки*, *арабаџијски* (тој што превезува), *варџијски* (тој што пече вар) и др. Занаетите се пренесуваат од колено на колено: *кувачки син са уче да биде кувач, а сумарџијски* (тој што изработува самари) *да биде сумарџија* [ТГ,350].

**рóгус** m, bot. Tupha latifolia 'висока мочуришна билка, шавар' ~ *рáсте висóко кулку трă̋скăта, уд-н'áа сăплéтат ругузúни* [ПК,2(АЌ),98]; ~ *гулéмо шúше, уд-дéсит кúла, за ракúа, за-вúно, плéтно уд-вóнка ус рóгус, а мóш и ус-вăрбóви пăрчки* [ПК,2(23)]; ~ *вија мистијна окулу реката ки бидăт по ниски ут друј зте на околу, и сă пăлни су урман, најногу: дива трăскă, рогус, сас, шиварика, блатџки гингир, реш и ногу друзи турлиј треви* [МЕв(Р),76]; – спомнатиот назив го запишавме во еден поширок опис на рогозинарската работа: **рогузот** се набавува летно време од мочуриштата, а *ругузините са ткајат* зимата; при ткаењето прво ќе ги одделат широките лисја, а срцето, (во гевгелискиот говор го викаат *лико*), *са цепе* на *тенки* делови, што *ќи са сукат* и ќе се прават *врвци*, што ќе бидат основа на *ругузината*. Потоа *врвците са топат* (во вода за да се работат полесно) *и са праврзуват*. При ткаењето *врвците* се опнуваат на две дрва *(деми)* што се наслонуваат на ѕид [ТГ,252].

**ро́д** m – 1. 'лица сврзани по крвно сродство' – в. **ро́да, рудни́на** ~ *и ходи́ли по селата, пи́тали, те́рали по селата да научӑ́т кој чув'ák е знаел... Кӑде е умр'ал поп, "Ам па има ли род?" Идват брата му питат* [ВДрам(Кал),334]; ~ *зар не са, лудо и младо; [тате и чико два брата; [чина и мама – јатрви; [није сус тебе братчеди!" [– "Хеј, мори, моме, јубава; [дробни камејне број немат; [широко поле крај нема; [длӑбоко море брод нема; [јубава мома род нема* [ТГ,-99]; ~ *тогај фати царјут да му вели: "от дека сти , господине?" И тој му вели: "оттука сми, царју, но малук останах от татко и от мајка, та не знам, от чие род сам"* [V,PM,191] – предлогот '**од**' се среќава на местото од различни предлози, во случајот го заменува предлогот 'без': **малук останах от татко** (= мал останав без татко) ; во употреба е синтагмата **род-руднина, во која со** удвоен сигнал се засилува значењето: ~ *сӑл то шо живел 8-10 (г.) на чужбина (чуздина), за толку гудини не е видел ништо от шо му-ј најмило на дујната: род-руднина, пузнајници, другаре ут дитинството, су шо си гу има поминато нарадосното време ув живот* [РЕв-(Р),68] – скратената партикула за суперлатив '**на**' (место 'нај') се среќава и во соседните влашки говори; 2. 'плодови од растение' ~ *Боју мари, бјала Боју; [малкӑ моме, бјала Боју; [букуу дӑру род рудилу; [свјака вјајкӑ и јабӑлка; [на врӑхӑ му славеј пјае* [БД,12]; 3. 'потомство' – називот **род** го запишавме и во следново суеверие: овошката која не дава род треба *да са пустраме.* На Велика сабота треба да се оди в црква и да се однесе едно јајце. Кога ќе се врати домаќинот треба јајцето да го врзе за овошката, но тоа никој да не го види. Утредента, в недела пред луѓе треба да се рече: "*Чудин асилат, чудин род!*". Овошката ќе се посрамоти и идната година ќе роди.

**ро́да** m (f,n) – 1. 'блиски по род' – в. **рудни́на** ~ *и ре́кӓл Марија: Голе́мо и сӑ́рцито ми на Го́спот, и радува́ла ду́ша му кри Бо́га, мо́јо уткина́ч, о́ти приглидна́ на на́јдо́лна измика́рка не́гова. Ету ут се́га на́ка сӑ́ти ро́ди ки ми благосо́ват* [MV,K,301]; – синтагмата: **и ре́кӓл Марија** (место 'рекла...') претставува уште една потврда дека случаите '*тој рекла*' не треба да се третираат поинаку освен како реперкусија од нефункционирањето на категоријата род. Погрешното објаснување дадено од Ј. Иванов беше прифатено од повеќе слависти (за ова поопширно в. во граматичкиот дел); ~ *нivéстта по́виќе сја́а са́ке ни́јнта ро́да, а зе́то не́гуфта, о́н нӑ-мо́ш дӑ-би́де си́н* [ПК,2(Гӑр),204]; ~ *и су упину́а, и си тре́си зӑ́бити, и си су́ши, и му рекох на Учени́ците да гу изва́дат, и не́ мужа́ле. И он му гуво́ри, и ве́ли на не́гу: А бизве́рна ро́да, ду́ри ко́га ки би́дам су ва́с* [MV,K,285]; 2. 'потомство, род' ~ *па дру́зи ве́леа: Ми́на Хр..., ут Галиле́а ки испа́дни? Не ве́л'ат кни́гити шо ӣ ут Дави́доа ро́да, и ут се́лото Ви... шо бе́ши Да́вид, ут та́му ки до́јди Хр...? Да фати́а да си разде́л'ат лафо́ви ми́ѓу них за́рди не́го* [MV,K,255]; ~ *па на те́б ки зами́ни уф сӑ́рцито – тфо́јо кӑлӑ́ч су две́ врӑ́с'; ду́ри да си чи́нат били уф но́гу сӑ́рци скри́шнити ла́фуви. Бе́ши и А... Профи́тница ке́рка на*

*Ф..., ут ро́да А... не́ испа́гиши уф валта́рут* [MV,K,314] – во текстот има две граматички посебности, прво употреба на множинската наставка **-и** кај именка од ср. род: **уф но́гу сӑрци**, истава наставка се проширила и кај еднослужни именки од м. род, што зборува дека таа (наставката) како да станува универзална множинска наставка; втората посебност е употребата на предлогот **'уф'** (во) наместо 'од': **не́ испа́гиши уф валта́рут** (наместо 'од *валтарут*'); 3. изр.: **да са чинат рода** (= да се ородат) — изразот го запишавме во следниов опис на свршувачката: во минатото без стројник не можело да се замисли свадба. Макар и колку да се сакале младите, макар и колку да биле согласни родителите и од едната и од другата страна, да се реализира врската, т.е. ***за да се чинат рода,*** сепак мора да има стројник. Тој мора барем два пати да оди, да ***струјуве***. Тој е еден вид сведок, тој е "третиот во пазарењето".

**роде́ни*** n 'кога низ чинот на раѓање на свет доаѓа нов организам – раѓање' ~ *да му ре́кал Ангилут на не́гу: Ни́м сӑ пла́ши Зах..., о́ти мо́лбата си слуша́ на Бо́га, да же́на ти Елиса́вет ки си роди́ла де́ти на те́бе. Да ки би́ди на те́бе ра́дус голе́м и шӑнлӑк и но́гу л'у́ди на роде́нито ки си раду́ват* [MV,K,321] – во контекстот имаме образување на гл. именка од перфективен глагол (**роде́ни-то**), што не е познато во македонскиот стандард. За ова в. во трудовите на Т. Димитровски; во Зборникот на Верковиќ ја сретнавме формата **родение**:~ *домакинот, дојде време-ја, и дошел от хаџиликот, на пӑнтјут му заха миждету, чја дјате има жената му; и тој, кату ч'у, многу си зарадува... многу гозба и сторел на човеците зарди родението* [V,PM,183].

**родина** f 'земјата во која човек се родил, татковина' ~ *родино мајко мила, Македонијо; [сите тебе те знајат. [Излегоја шпијони, Македонијо; [продадоја ти земјата, куќи јем дворове; [за јефтини пари* [БМ,63].

**роднинка*** f, dem. 'близок по род' – в. **рудни́на** ~ *месечинко ле роднинко; [роднинко леле, роднинко; [шо зарана ле захадаш? [–Кон'а ми је до чаирја, [чаирја ми је закл'учен; [ју мома ми је јоткл'уча* [БД,119].

**Родоби́тни Ни́ви** top. 'ниви што раѓаат добро', во реонот на с. Старчишта, Драмско. Според Ј. Иванов називот е изведен од **родъ** + добыти (= плодороден) [ЈИ,М...184].

**ро́дӑн** (и: **роден**)* adj 1. 'за организам што се појавил на свет, што се родил' ~ *л'у отиде тамука и кату здигнала очите и, виде аф чингел'ут имаши обесана една мрӑшја от човек удран, млогу са оплашила и фатила да плачи ризико и да си кӑлни дните и, што беши родена аф них* [V,PM,62]; ~ *Бог му рекӑл: "Сӑте деца ти са родени на крајнта вечар. Воа, што ти са роди сега, – на прӑвната вечар, кога дојде ти. Оди си сега: су неговото касмет ки пумините арно"* [V,PM,267]; ~ *фл'ӑзе́л уфдво́ро и чукна́л на-вра́тта. Ти́ спадна́ле га́здите и-о-прӑима́ле на-го́сте. Та́ ве́чӑр о́ни па ки-прӑви́ле пӑржее́шка, има́ле ро́дӑно де́те, же́нцко* [ВД,277]; и: **руден** ~ *дал уд Бога, малој моме, си паднала; [ил уд земја, малој моме, си-никнала? [море лудо, море младо, аџамија! [нит уд Бога, лудо младо, мома пажгје; [нит уд земја, лудо младо,*

*мома никне; [туку сум ти, лудо, уд мајка рудена* [ТГ,96]; 2. 'се кажува за оној со кого имаме роднинска врска' ~ *нă-ро́дăнјоо бра́т зáлăко ту́ткин мо-зé. Cè му збрá, ни жáл, ни гре́х* [ПК,2(Гăр)164]; 3. 'за дрво што раѓа' – сп.: за **Бăдник** или **Бăдни вечар** во огништето се става дебело дрво *(бăдник)* што треба да гори цела ноќ. За *бăдник* избираат **родно** дрво, што многу раѓа, за такво (дрво) се третира дивата крушка, што ја викаат **горничка** со верување дека тоа ќе им донесе среќа и цела година ќе им биде **родна**, т.е. изобилна [ТГ,82]; 4. 'земја на која успеваат земјоделските култури' ~ *тáтко кугá гу-видé Сру́мичкото по́л б'áш но́гу радо́сн. Он кáза: "Т'áа зе́мја е рáмна, сас рáмно и ро́дно по́ле, но́гу наличу́ва на-нáшто С'áрско, на нáшата зе́мја"* [ДЧ,169]; 5. 'место, куќа, каде што некој се родил' ~ *срáшна рабо́та д'áт!... Остáна-ни тáм ро́днатa ни га рму́да сас двé кăшти, пле́вна, а хăр, е́сли, тăрло, амбáр, зазúдан клáдник, ц'áлио имо́т сас дво́ро, áвли(ј)áта, нúвите* [ДЧ,168]; ~ *там сре́тих но́гу чув'áци от-мо́јто се́ло Чуфлиџúк. Тúја ми кáзаха де́ка и мо́јо со́ј са-исе́лил от-ро́дното м'áсто и де́ка са ту́ка* [ДЧ,167]; ~ *најмалкија брата вјали и гојвори: ["Брате погол'ами хајдја да са молим; [молбă да сă молим од двамина једăн; [једăн да на пуснат, та да си идиме; [та да си идиме на родното мјасто* [БД,86]; ~ *зăпре́ вујнáта. Кăт тúа гуле́мите дăржáви се́гичка шо́ дáват кумáнда, тăкá запре́ војнáта. И кажáа по́сле: "Ко́ј сáке дă-с-јо́де, слубо́дно-ј, дă-с-јо́де до́ма, ро́днуто ме́сто"* [ПК2(Мор),219] – во текстот имаме случај на беспредлошки додаток за место, што се третира за навлезена особеност од балканската јазична алијанса; 6. изр.: **уд-мáјка ро́дăн а.**(= без облека, сосема гол); **б.** (= добар, со племенита душа) [ПК(Гăр)].

**ро́(ј)е (са)** impf 'се размножува, станува **рој**' (пр. пчели, или свилена буба) – спомнатиов глагол го среќаваме во следниве описи: пчелите на пролет *саројат*; за да не побегне *којут* секое утро треба да *са накадат* со измет од говеда, а околу кошот треба да се расфрлат лисја од *пчелок* (матичник) [ТГ,-399]; ~ *то́-еј е́дна тре́ва шо мирúсе, чé́л'те шо ги-збúрăт. Ко́шувуто ги-нăмáчкуват, че́лăта кá ќи сă-ро́е дă флéзе у-нăтре, ѝ мирúсе нă-слáтко* (објаснување за тревата **чăлок**) [ПД,(Ник),123]; ~ *и кá ки до́јде у-то́плуто вре́ме, укулу Велúгдин, ки по́чне то́ да-са-ро́е, и ки-си-гу-удвúвиш ка ки-úма пл'ускáни се́мијна и ки-до́јде вре́ме киізбу́вне тá кутúјта да-са-ро́е и ки-си-зе́виш ки-си-набе́риш кăпúна... ки-си-стáвиш* [ВМег(Стр),317].

**рожде (си)*** impf 'се јавува, се раѓа нов организам' – в. **рáж'да** ~ *старицот му вели: "виде ли прăмнојут вечир трапезата, как беши пăлна и три кандили горјаха; и фторij вечир две кандили, што горјаха; и третиј вечир една кандила; и по хил'ада душа, што умираха, и по хил'ада, што си рождат"* [V,РМ,85]; ~ *уф Грáцко Бáлдуфџи úмше адúн алтúпăрмăклúа* (човек со 6 прсти на раката). *Тúа таквú сă-ро́ждат* [ПК,2(Грам),19]; и: **ро́жца** ~ *и же́нта кăт шу-ре́чи тáка: двé де́ца су-ѕве́зда у су-мишчúна и чу́пăта тăквá. Ле́пи и ро́жца. Ружџáштем му-ту́рува двé кучинúшта тá*

[ДК(Лип),114]; односно **ро́јџе (сạ)** ~ *то: го́сто си-рạче́л: Та́: мо́ма е́нус сạ-ро́јџе, ја́с-сум два́јсе гуди́ни и-о́ше два́јсе дạ-че́кум, ја́с са́ке да-устạре́м* [ВД,277]; и: **рожѓе*** ~ *прв‌но зафати чиница* (кара башак) *да са фале, вил'аќи: "Мене сите ма палат* (ме бараат). *Ма јаде и крал' и сирумах. И един сусем сирумах чувек, ка ки му дојде некуј арин ден, мене ки ма пале. Биз мене никуј на може. И кога са рожѓат трабувум, и кога умират – па трабувум"* [ТГ,342]; 2. 'кога растение дава плодови' ~ *по́лито би́ло ле́по и сѐ сă-ружџа́ло. А и нă-висо́ките ме́ста ло́зјата но́гу ружџа́ле. У-се́лто живи́ле рисја́ни и Ту́рци, а л'у́ѓата кắко л'у́ѓа а́рно живи́ле* [ДК(Деб),154]; 3. 'за земја (нива) што дава приноси' ~ *то-ј место (нива) шо не рожде ништо (шо ќи-даа тоо прегор)* – објаснување за земјоделскиот термин **прегор** (неквалитетна земја на која посеаното не успева, прегорува) [ПК,2(Мут),88]; 4. 'се појавува нов, млад месец' ~ *ка́ сă-ро́жде михчи́нта* [ПК,2-(Грам),78]; 5. пословични изрази: **бắрзắта (ку́чка) сле́пи ро́јџе** (= темелноста е важен услов за квалитетот) [ПД,137]; ~ *ви́кме зă-не́каа же́на: фа́те не́што, не́ гу нạпра́ве кут шо тре́бе* [ПК,2(Гăр),154]; **то́ шу-ро́жџа и уми́ра** [ДК(Дебр),107]; ~ *му-ве́ле: "Ви́а би́дите жи́ви, кумши́а, ăрăни́ăта у́мре!" – "Кắко мо́же бре́, ба́кăр д-у́мре!?" –"Ааа, кумши́а! Кắко мо́же дă-ро́де, та́ка мо́же и д-у́мре. То́ шу -ро́жџа и уми́ра"* [ДК(Деб),154] – во текстот вокативот е изразен со номинативната форма: *"Ви́а би́дите жи́ви, кумши́а"*, што зборува дека и последните траги од деклинацијата се губат ; **ќи-ви́јш де́к сă-ро́жде ле́бо** (= ќе бидеш сериозно казнет) ~ *ак тă-ча́тнум ади́н шắмăр ќи-ви́јш де́к сă-ро́жде ле́бо* [ПК,2-(Ним),129].

**рожделна** adj, f 'мајката во однос на роденото чедо' ~ *да идеме и да пиеме; [и добра дума да думаме; [на чужда земја шта ид'м; [чужда е земја усилна ; [кат чузда мајка маштеха; [соја е земја умилна ; [кат соја мајка рожделна* [Б(С,-ДХ),29].

**рождене*** n 'чинот кога на свет се појавува нов организам, раѓање' ~ *пăрво викнали две стари баби, за да ја одродјат. Царицата, от млогу болки, дојде дури на крај омирало. Двете баби са чудјат, што да прават, и, л'у призирнеха за да видат, как дохожда рожденото малко, за еднош на бабите души му изл'али и умрјаха* [V,Р-М,275].

**рожденщ*** m 'тој што е од с. Рожден' ~ *мајка му го ни пушчаше: ["Седи сину, нимој ходи; [в нăзи гора бустанлăчка; [руждене са касканжије* (завидливци); *[јелешане са пушкобије!"* [БД,86].

**ро́к*** m 1. 'коскен израсток на главата на некои животни, ги има два, со роговите животното напаѓа, односно се брани' ~ *е, сја́а и́де до́ма, де́тто ве́ле: "Ма́јко, и нă-ца́ро ма-ебах́; ма́јко а́с сă-чи́нум ади́н во́л ус-ади́н ро́к. Ќи-мă-иска́риш нă-пăза́ро, ќи-мă-пруда́диш, а́ма и ара́пино ќе-ј-та́мă"* [ПК,2(Ним)-270]; ~ *Ру(ј)на пасе сио стадо; [по Пирина, по планина; [с братоо си мăшко дете. [Овен има четророга: јалăци му подресила; [рогове му оковала* [Б(СДХ)18]; ~ *та кој*

*ки јади от смоквите, ке да извади рогови. Ониа рогови сетника ки сакат да ги загубат, та некој лекар не знаи л'ак за них* [V,PM-35] – во содржината среќаваме употреба на заменката **некој** со значење на 'никој': **та некој лекар не знаи л'ак за них;** ~ *роговиту, колку дена проминат, они по-гол'ами са чинат: ден за ден си нарастат, дури веки са не земуваши удајата, и ниту можеа да излезат вӑнк от удајата... му рече: "царју, јазе мога да ти чинам да паднат роговиту, ама аку ми даваш за жена твојта мома"* – во текстот не се почитува правилото за удвоен објект: отсуствува кратката заменска форма за директен објект **'ја': ама аку ми даваш за жена твојта мома** [V,PM,35]; ~ *кóлку вр'ӑ́м'ạ "úма ут тугáс?" т'á му вилú: "брóј̱ ги рóгувéту! кóлку ч'атáл'ạ úма, тóлкус гудúни úма"* [MS,t,19]; ~ *кату ловиши, најде една змиа страшна, сакаши да изјади един елин, ама еленот, кату имаши големи роговови, не можиши колај да гу изјади* [V,PM,80] – во контекстот освен нерегуларната линеаризација: атрибутот е во постпозиција во однос на именката: **една змиа страшна,** прави впечаток множинската форма **'роговови'**, којашто е изведена од еднинската 'рогов', форма добиена со цел да се зачува парадигматичноста на акцентот – спрема **рогóви** се има изведено и **'рогóв';** 2. 'нешто испуштено, издадено напред како заб' ~ *тá-ј вúла, дӑ́рвӑна, ус-штúри рóга (зӑ́ба) зӑ-збúрне, зӑубрӑ́штине слáмта – кá вӑ́ршиме нӑ-гýмӑнто* [ПК,2(АЌ),55]; ~ *óна нé-ј цéла* (како што е лопатата), *óна-ј куту бунéла* (виљушка), *úма куту рӑгóве, рóшки. Сӑ-упутрéбуве зӑ-вéјне нӑ-врáо дудéка úма слáма, ус-н'áа сӑ-фӑ́рке* (објаснување за земј. термин **кӑрпӑлóќ** = вид вила) [ПД(Ник),122]; ~ *úма двé рӑгóве, зӑ́ба. Ус-нéго сӑ-кóпе лóзе* (објаснување за земј. термин **дикел'** = вид копачка) [ПК,2(Грам),39]; 3. изр.: **рок тимница** 'кога е многу темно и од никаде нема светлост (како во рок)' ~ *флéвум уф-удáата, а тáм, уф-нӑ́тре, рóк тимнúца, стрáх дӑ-т-фáте* [ПК,2-(Гӑр),191].

**рок** m 'определен временски термин до кога нешто треба да се стори, односно има важност' ~ *и кá дујдéме тýка, а-брé вáадӑн, а-брé ýтре, ду-дéн-дӑнéска сè нạ-Кýкуш óјме... јá вáадӑн дӑ-мӑ-пýштат ми-сӑ-óде нӑ-дóлу, тáм дӑ-живéм. Јá, пáшуш прӑвúх вáа нидéл'а, тóо пуминáл рóкут* [ПК,2(Пос),293].

**рокче** n, dem. од 'рог' ~ *жејнте носӑт фустајни ут алаџај и друзи купечки арџувӑ. Месту кӑлпак, фес пувијен су цӑрнӑ ширвета (ка му велјат они шамијӑ) и су идно, кӑту рокче прӑвену су ширветтӑ нӑ деснӑтӑ странӑ* [МЕв(Р),81]; ~ *мӑлéчкичка, шӑрéнка тúквичка зạ-лúчне. Ќи-сјáа тýриш нӑврӑс пулúцта, нóго áрно мирúсе. Она-ј жӑ́лтичка ус-шáрки бéли, зилéнки, чúниш чувéк а шӑрáл. Мóре óшпóáрно. Аднú-пӑ сӑ кут ус-рóкчта. Тúạ сӑ-бéли, крéмуви пóвиќе* – објаснувањето се однесува на бот. назив **'цинцарка'** [ПК,2(Мут)-127]; во следниот текст ни е претставен еден начин на примитивно лекување со ***рокче***: – летно време од сонцето некои луѓе се жалат дека ги боли глава – за да им помине, на тилот, на неколку места им се боцнува кожата и таму се ставаат мали ***рукчијна*** на кои на

врвот има дупчиња; низ тие дупчиња со смукање се извлекува воздухот, потоа дупчињата се затвораат со прст, безвоздушниот простор се полни со крв и кога ќе се наполни **рокчето** само се одделува од кожата. Се верува дека на тој начин организамот се ослободува од притисокот [ТГ,...].

**ром** – само во сложениот назив:

**ром-ракија** (сп. **рум-ракија**) ~ *крај селото шарена чешма течеше; [на чешмата до три моми переха. [– Ја дајте ми моми студна вода. [– зарад тебе л'ута ром-ракија* [Б(СДХ,69)]; ~ *ај, дајти ми, моми, мори, једна чеша вода; [да пијам, моми мори, да с-опијам. [– На теб ќи ти дадме, лудо, лута ром ракија; [да пијеш, лудо мори, да-с јодиш; [да пијеш, лудо мори, да врвиш* [БМ,160]; ~ *ако нејќе ситно сено да јаде; [да му дадиш дробин бисер да зобе; [ако нејќе дробин бисер да зобе; [да му дадиш ром-ракија да пије; [ако нејќе ром-ракија да пије; [да му дадиш рујно вино да пије* [ТГ,370].

**ро́ни** (и: **руни́**) impf 1. 'симнува зрна од кочанот на пченка' [MS,s,98]; односно: 'одделува од целоста ситни делови'; 2. – **(се)** ~ *не јоди, Лено, мори, по брегот! [брегот се рони, Лено, ки падниш. [– Јако да паднам, мајко, да јумрам; [да не го зевам, мамо, јувчарче* [БМ,137]; ~ *ним стој Перло на брегут; [брег са роне, ки падне! [– "Кам да падне, да јумрам; [да не гу земам млад Јумер"* [ТГ,369]; 3. 'кога некој плаче и солзи му течат (се ронат)' ~ *јахна Марко брза кон'а; [та наврви да ми иде; [да ми иде при ФилипМаџара; [кога мина приз Марица; [да си најде седемдесет жени; [че си бел'ӑт црно платно; [и си ронӑт дребни сӑлзи* [Б(С,ДХ),41]; ~ *кату ахкаши и пешкаши просикот за кривакот, един човек пита го: "што дедо ахкаш и пешкаш така?" –"Ох чендо ... Ногите ми, ми открадоха";... –"Ах чендо, кривакот ми открадоха"... Си отиде просикот на дома му, плач'ајке, слӑзи рунејке* [V,PM,189]; ~ *и о́на са́ си-се́де та́м нӑ-крива́то. Ка́ о-дуне́суве ка·ве́то: "Ајде", му ве́ле. Фл'ӑзе́ло де́тто, не́ гу-зи́ме мо́мӑта фӑлџа́но, туку ка́ зӑјде́ла уф-не́го. Де́тто ут-стра́м фӑти́ло сӑлзи дӑ-ро́не... "Шо́, рӑче́ла, сӑлзи ро́ниш?"* [ПД,145]; fig.: 'кога место солзи од очите течат бисерни зрна'~ *двете самовили не стрексаха, да ја извадат очите. Туку малката рече: "јазе за ја дам един марифет, от очите и безер да рони"* [V,PM,219] – во текстот има нерегуларност во употребата на заменките: формата за акуз. предмет на местото од дативен: **јазе за ја дам един марифет** (место: 'за ѝ дам') ; ~ *и кату ја виде майка ѝ, млого са зарадува, хем плакаха и двата: от момините очи безер си рониши, от устата ѝ маргарит са нижиши* [V,PM219];~ *нај-малечката рекла: "Мен да ми земе, да му родам едно дете, косата да му е од злато, и кога ки плака, бисер сӑлзи да роне"* [V,PM,267].

**ро́нка*** f 'трошка од леб' ~ *па иде́н сиромáх бе́ши, и́мито му Ла́зар, тóа па си вӑртиши ду пóр-тата не́гува, е́м и́маши рáни и пича́лиши да си нaјáди ут рóнкити шо паѓа́ле уф трапе́зата зинги́нцка* [MV,K,270] – во контекстот имаме нерегуларна употреба на предлогот **'уф'** со значење 'од': **ро́нкити шо паѓа́ле уф трапе́зата**

м. 'од *трапе́зата'* (такви нерегуларности има повеќе, за некои се мисли дека се калкирани според туѓ образец) – поопширно за ова в. во граматичкиот дел; ~ *не́ ј̣ а́рно да зе́ми чове́к ле́пут ут де́цата и да му да́ди на кучи́ните. Же́ната ре́кла: Така́ Афе́ндо, о́ти кучи́ните ја́дат ут ро́нкити шо па́ѓат ут со́фрата ут ни́њото стопа́н* [MV,K,272] – во текстот имаме случај кога обезвучувањето на согласката условено од позицијата (крајот на зборoформата) се пренесло и во позиција кога односниов услов не постои: **ле́пут** (м. 'лебот') [ТГ,288].

**ронка** adv 'малку, нешто во мала количина' ~ *а́дна ро́нка му сă-скăра́х, фати́ дă-пла́че* [ПК,2(Гăр)-98]; [СК,334]; ~ *на третта вечар пак му донесле измитчијте мо малко вичера и малко видоло, т.е. една ронка вичера и колко една искра видоло, па гу питале куту по-напрешните вечери. Он му рекăл: "Што имум на софрата пред мене, тоа касмет е и на децата"* [V,PM,266].

**ро́нкạф*** adj 'сосем мал' (сп. **ронка** 'трошка') – обично во синтагмата: **а́дин-ро́нкаф** ~ *де́лт Го́це о-пувлăди́л нă-не́го. Му-зе́л но́жо, о-зạкла́л, г-устạви́л лиша́но врăс-не́го, си-бига́л пу-Ѓо́л'о, пу Арụа́нско Ѓо́л'. И-ни́што па́кус уф-се́лто не́ стạна́ло, о́ти излизе́л пра́в де́ут Го́це. Ет зăто́о и дине́ска о́ни сă-ви́кат Куми́тăфци. И де́чкăта сă-кумитла́ре. Адни ро́нкăви кумитла́ци, кумитла́ре* [ПК,2-(Крец),310]; ~ *а́дна ро́нкуфка би́ше ка́ ко́пше ус-ме́н бăрба́р* (заедно) [ПК2(Гăр),98].

**рọнка́чка** f ~ *мăши́на за ро́нкине нă-миси́рка* [ПК,2(Гăр),98].

**ро́нке** impf – в. **ро́ни** 1. ~ *а-ро́нкиме миси́рката* (= пченката) [ПК,2 (Гăр),98].

**ро́па** impf 1.'удира, чука' – в. **ропне** ~ *има́ло висо́ки по́рти ца́рут. И о́де е́линут дă-ро́па пу-се́стрă-му. Ро́па, ро́па – а-скăршу́ва по́ртта, си о́де. Стăну́вăт нăра́нто – по́ртта скăрше́на* [ДК(Ран),125]; 2. 'ѕвони' ~ *му-ве́ле: "Ска́чите-сă го́ре, дă-ви́те шо́ сто́ка ѝа́м кăди-гве́чер, ко́га о́фците уфча́рите и-пу́штăт". Сă-скăчу́вăт пу-ину-ри́т го́ре и слу́шăт де́ ѕво́нци ро́пăт* [ДК(Ран),139].

**ро́пка** f 1.'дупка, отвор' ~ *но́с гу р'е́ч'и: "дрắш' рăнка́та да гу фắр-л'а!" и му пл'у́сна, му ја удри́ рăн-ка́та, уста́на ро́пка* [MS,t,39] – случај на нерегуларна употреба на кратките заменки: формата за прав предмет употребена на местото од неправ: **но́с гу р'е́ч'и** (м. 'му речи'); ~ *и з'е́ват двами́на ду́ш'а пуина́ фитифти́ра и ут крắхч'а на крắхч'а прува́л'ат ро́пки* [MS,-t,3]; ~ *и иди́н чув'ắк напо́сл'ạт кла́ва ло́зи на ро́пкит'ạ и двами́на ду́ш'а... ги фти́скат ло́зит'ạ* [MS, t,3]; 2. 'живеалиште на диво животно, дупка во карпа' ~ *иди́н д'е́н' ме́ч'ката, куга́ исл'а́ваш'и за да по́ј да бр̥ка ја́дини, му кла́ваш'и и-на́ ро́пката на уста́та, иди́н гул'а́м ка́мин'* [MS,t,16]; ~ *и гу на́јди ма́лкуту там д'е́ пла́ч'иш'и, гу пуж'али́, си гу з'е́ сăс н'е́ја на ро́пката* [MS,t,16]; 3. 'гроб' ~ *и ди́гнува бра́т-му ка́мин'у, гу уд-ри́ва у глава́та, гу уклава́ва, гу зари́ва на на́с ро́пка* [MS,t,48]; ~ *адна стара баба, ка го видела посакала да го поруге на лудото и му рекла: "Ним сино, не чинувај така сос мајка ти..." А, то, наместо да и отгворе га ужлире*

*на старата баба адин крлик по главата и га убиве... вике на баче му: "Баче! Две ропки копи, две баби ти носум!"* [ШГ,V(419)]; 4. изр.: **се́куј ќи-си-нăпăлне ро́пката** (= секој ќе умре кога ќе дојде неговиот ред) [ПК,2(Гăр),192]; сп. клетва: **ро́пката да мо-напра́ват** (= да биде мртов, да се најде в гроб) [ПК,2(Гăр),98].

**Ропките** top. 'место во реонот на Просечен, Драмско', в. **ропка** (= дупка, јама) [ЛИ,м...,184].

**ро́пне*** pf 'чукне, тропне' ~ *"Мăр зе́м-мă, ба́бо!" Му-ве́ле, му-ве́ле па́... Гу-зе́ва – о́деее. Ути́шле та́му, си-лигна́ле. Сто́рăл шо сто́рăл. Ро́пнăл, шо нăпра́вăл, нăпра́вăл, му избе́гвăт о́фците. Идна́ о́фца не́ уста́нва* [ДК(Лип),117]; ~ *кај се чуло и видело; [моме на сон да се украде; [меѓу мајка, меѓу татко; [меѓу девет мили братќа. [А качиле на пајтонот; [ја однеле во Турција; [там ропнале тапаните; [тогај моме се разбуди* [БМ,100]; ~ *Ину-де́те уд-се́ло нă-се́ло ути́шăл нă-ни́куј* (некој) *кра́ј. Гу-стимни́ло. И му-ро́пнăл та́му. Му-ре́кăл: "Ако мо́же дă-спи́јăм ту́ка". – "Е, а́рно, му-ре́кле. Не́мме ме́сто, ма́ е́лај!"* [ДК(Ем),151].

**ропче*** n, dem. од 'роб' – 1. 'комплетно потчинет' ~ *поробил Марко, попленил; [поробил Марко ропчета: [робчета в синџир одеше; [робини в кола караше* [Б(С,ДХ),33]; 2. 'тој што помага дома, слуга' ~ *врнала са бјала Нада от бан'а; [ја прид неја дванаасте робчета; [робчета хи рамна пăтја размеват; [пăк по-нејă дванаасте робинки; [робинки хи златни крила дигат* [Б(С,ДХ),30]; ~ *врна се Вела јот уода; [с дванајсте робинки; [с тринајсте робчета. [Робинки напреж врвјаха; [и хи пăтишча метјаха; [робчета после врвјаха; [и хи крилата дигаха* [БД,62].

**ро́пч'инка** f, dem. од **ро́пка** (в. таму), сп. **дупкич'ка** [MS,s,98].

**ро́са** f 1.'ситни капки од дожд' ~ *уф јуна́кăви двóри [слăнце прăпиче́ло, [уф-мо́мини дво́ри, [ро́са зарусила [отди́ли-се мо́ма, [од-ма́јка, ут-та́тко* [ВГ(Ст),271]; ~ *дарувајте дудулито; [дудулито сирачито; [да попадне темна магла; [да зароси ситна роса; [да навади рамно поле; [да се роди берикетот* [БМ,-34];~ *кад си јана това брзо кон'че; [од дăхо му мăгла замăглило; [од пените роса заросила; [ги стигна Марко крај морето. [– Ој ти Марко, Марко кралевити; [и за тебе празна халка има* [Б(С,ДХ)-35]; ~ *Мори почна Павле огајн да ми вале; [ми го вали три дни ем три ноќи; [мори, тамам огајн мауце се развали; [ми зароси сиуна ситна роса* [БМ,99]; 2. 'кондензирана водена пареа што наутро се фаќа по тревата, лисјата' ~ *твојата душа се леје; [куту снегут на слăнце; [куту ледут јуф вода; [куту каранфил на слана; [куту чубрика на роса* [ТГ,98]; ~ *и та́м за стуја́т дур да уса́хнат ... с'е́тн'ạ саба́лин куга́ и́ма ро́са, ум'е́кнуват ... ги пра́вими санда́лạ* [MSt,5].

**ро́си*** impf 'кога врне дожд со ситни капки' [СК,334]; ~ *нă-зăкăрá то́ чуве́к, нă-искăрá ут-Со́лăн нăво́нка, ве́ле: "Ду ту́кă мо́жум, ут-ту́кă нă-на́м га́аре...". Ни́јă ка́ пăтува́ме, ка́ пăтува́ме, адно вре́ме ка́ сăмна́, па́ нă тăва́ ме́сто... Же́нцко му-ви́кăт, ф-Же́нцкуто По́ле. И до́шче, ја́ кути че́ра ка́ ро́сише, тăка́* [ПД(Пат),172]; ~ *роси, роси, вај Дудуле, ситна роса, мили*

*боже; [да наросиш сӑта земја, вај Дудуле, мили боже; [да се чине бирик'етот; [да се ранат сирумаси* [МЕв(Р)97]; ~ *карај мајчо, когу караш; [ама мене немој карај; [мен ми вече дотежало; [дотежало домӑчн'ало; [на врхчето роса роси; [на Дунава мома носи* [БД,13]; на исток од Солун: **руси́** 'врне ситен дожд' [MS,s,98].

**ро́син*** adj 1. 'кога врз некоја растителност (пр. врз трева) се има нафатено ситни дождовни капки – роса' ~ *деојка е боса поминала; [гола, боса оште гологлава; [да ми иде фаф росно ливадје; [да нажӑне росна детелина* [Б(С,ДХ),19]; ~ *истом по ранината хрӑтлето сос опашката си земуваши от реката вода и напрӑскаше околу момата тревите, и, кога стана утринта, царјувут син најде моминуту месту по-росну* [V,PM,71] – поодамна констатиравме дека во југоисточните говори среќаваме имперф. (и презент) од перфективни глаголи; сп. од контекстот: **земуваши от реката вода и напрӑскаше околу**; очигледно дека појавата има пошироки размери (в. ***Кукушкиот говор***, т. 1); ~ *ама аку сакаш да га докимасаш, дувечира, кога ке да си легнити аф чаирите, таму она дека ки спие, аку е мома, утринта ке да е тревата увјахната, пак аку е јунак, тревата ке да е росна* [V,PM,71] – во текстот прави впечаток линеаризацијата, имено партикулата за идно време '**ке**' и глаголот не се во контакт: **ке да си легнити**; истово важи и за помошниот глагол: **ке да е росна**; 2. 'нешто што ја има свежината на росата' ~ *китка ми падна од росно лико; [јунак ја најде ни ми ја даде; [иди ја терај, белкин ки ја даде; [терах ја терах, неми ја даде* [БД,114] – случај на употреба на препозитивна употреба на кратката заменска форма во однос на глаголот во императив: **иди ја терај**; ~ *мла́до, мла́до, ги́ди ро́сно зла́то, [ги́ди ро́сно зла́то, прӑ́вно л'ӯбо! [на рӑ́нка му ле́га шипе́рница, [ф па́зуха му бӑ́рка ка́т ф коприна* [ПСт,ЗС,72]; ~ *гу-зӑкла́ле, гу-извӑри́ле. Она де́ка пӑди́не ко́ска сѐ ӑ-бе́ре и пла́че. И фа́шта ти́а ко́ските и-зӑкупу́ва у-ба́фшта. Никну́ва ину буси́л'ук ро́сно, кӑк...* [ДК(Лип),116]; ~ *и тја го и чувала умрјант тамо нетри тукму три години без л'ап, без вода, и пак **росна стојала** кату **росна триндафил*** [V,PM,209] – случај на нарушена конгруенција: атрибутот во женски а именката во машки род (***росна триндафил***); сп. top. **Ро́сен** – во реонот на Елешница,Валовишко, изведено од ***роса*** [ЛИ,М...,184].

**Росица** 'ж. лич. име запишано во Драмско' ~ *Росице, пуста Росице; [всекога јо вас да дојда; [все тӑ насметка намирам; все жална, све разжалена; [дӑли та мајка карала; [ил тӑ са братја бедили* [БД,148].

**росица** f, dem. – в. **ро́са** ~ *му ве́ли: "бра́те, ме́ни ми са́ пика́и! Ки са по́пика от ту́ка". Бра́т му му вели́: "сака́н, бра́тко, одо́л и́ма чове́ци!" Па́к то́јнака: "мо́ре ки са по́пика!" Отго́ре брјасто́т са попика́. Тога́с фати́ха бизирѓа́ните да вел'а́т: "о-хо-хо! ми́ла ма́јува ро́сица по дја́дова бради́чка!"* [V,PM,126]; ~ *ама на лудојут млого зорт му дојде, са пика отгори наврах базирѓаните. И базирѓаните фатиха да вел'ат: "охохо... о-хохо! от Бога топла росица дојде"* [V,PM,229]; ~ *папаруда л'аташи, л'аташи; [ут дӑб нӑ дӑб*

*кацăши, кацăши; [и сă Богу мол'а-ши, мол'аши – [фати Боже роси-цă, росицă; [дă навăдим пченица, пченица; [дă нăхраним дјачица, дја-чица* [БД,25]; ~ *росица ми при-роси, ни је било росица; [ја мă сă били момин, момините сăлзици. [– "Ој калугер, калугер! Калугер са ни жени; [јод Бога је грехота, јод л'уде је срамота!"* [БД118] – во текстот прави впечаток употребата на номинативна место вокативна форма: **ој калугер, калугер!**; ~ *русицă руси, тревица никни; [пахон гу пасе, перја гу фрлја; [моми гу бирјăт, китки гу кичăт; [та гу прудавăт – китка хрулија* [БД,25].

**ро́снек** m 'домашна направа, воденица за мелење бунгур, каменот се врти со рака' [ДК(Лип),104]; во односнава регија за истата направа е регистриран и друг назив: **бунгу́рцки кăме́јна**.

**рот** m 'уста на свиња, чурилка'; називот го немаме забележано во други македонски дијалекти, се работи за архаизам, сп. во рус. јазик [ДК-(Емб),106].

**ро́уф*** m 'голема дупка што служи како заклон на војската' ~ *тąка́, стąна́мă, сą-зе́ма - бјмă. Во́јскăта нą-иднą-пăти́ште бе́ше, а тó пă-ти́ште, óти баирли́вą ме́сто-ј, кăту-ро́уви прăве́но, дăлбна́ту ме́с-ту. Едни́ нą-тá стра́на во́јска ле́-жăт, дру́ѕи нą-ва́* [БМег(Волк)-193]; и: **роф** ~ *а́вли́(ј)áта ни б'á-ш гул'áмą, се́дąм-óсąм де́кąрą. Ná ąкóл а́вли(ј)áта би́ш искóпąн рóф. Дą-ро́фą би́ха пąсąде́ни кąва́ци* [ДЧ,158].

**рофја́н** m 'лош човек, тој што кодо-ши' [BV,140].

**ро́фке** impf 'кога свињата испушта глас' ~ *и вăлко уддéл си-глáдин. И тăкá óде пу-пăто глáдин, нáјде едно прáсе нéгде рóфке и гу фáште. "Ќи-тă-изéдум". – "Фáт-ме, вúке, з-ýхто ...дă сéтне мă-јáди"* [ПК,2(Мор),224].

**ро́чка** f 'уста на свиња, чурилка' [ДК-(Лип),104]; в. **рот**.

**ро́шка** f 1. 'гранка' (во случајот сува) ~ *му-вéле и сă-урúва дóлу, си-бéре рóшки. Бéре рóшки, е, зăкáчва чи-тúри кóјл'а, а вăрзва мéчкăта лéпо су-фăртóма, ă-лигнýва и зăпáл'ва уздóла óгăн* [ДК(Паљ),119] – за лексемата **леп** 'убав' тешко може да се допушти влијание од српски-от јазик бидејќи се работи за говор од крајната јужна периферија каде што немало услови за меѓуја-зичен контакт; 2. 'нешто издадено, шилесто како заб' ~ *шó сúтнăме зéмăта, úма цăлéзни рóшки* (објас-нување за земј. термин **дăрл'áча)** **[ПД,121]**; ~ *тó-ј уз-двé рóшки, зă кóпăне нă-лóзе* (објаснување за земј. термин **дикел')** **[ПД,121]**; ~ *óна нé-ј цéла* (како што е лопатата), *óна-ј куту бунéла* (виљушка), *úма куту рăгóве, рóшки. Сă-упутрéбуве зă-вéјне нă-врáо дудéка úма слáма, ус-н'áа сă-фăрке* (објаснување за земј. термин **кăрпăлóќ** = вид вила) [ПД(Ник),122].

**Ро́шлуво** top. 'име на село на север од Кукуш' ~ *И, ут-тáм, нă-фут-ринáта тăргнáхме дă-бéгме. Има-хме стóка: óфци, кóзи, úмахме вăлóве, крáви, бúвуле, кóјне, мăгáре. И устăнá, сè рáспус уддé. И бигаме. Дујдéме уф-Грăмáдна. Си-дéме áјн дéн и сéтне сăбáјлинта, шо-вéлиш, áј пá нă-гáре нă-Рáшлуво* [ПК,2(Шек),278].

**Ро́шлуфска Ре́ка** top. (сп. с. **Ро́шлу-во)** ~ *нă-Питрóвдин нă-дéно смă бéгни. Спруму Питрóвдин нă вéчăрта нé сă-пугудúли Гăрцте и Бугáрто. Фăтúли вујнá, óти Сó-*

*лăн сạкáла Бăлгáрија дă-гу дăрже. И кá-ј зăфáјкăт нă-нáште, уф-жéтва, гóли, гóли бигáли. Ут А мбáр Ќóј кá сă-дигнýвăт, зúмăт нă вáки, пу-стрáнта, пу-Гáлик. Едни́ зимáли пу-Рóшлуфска Рéка* [ПК-(Крец),308].

**рóшуф** adj 'тој што е со неуредна коса, незачешлан' [ПК(Грам),60] ~ *кут бис чéшăл' дă сă-дóма.*

**рŷби** pl. 1.'облека, алишта' ~ *идúн д'ẹ́н' зл'áзи цáр'ут на ш'éдба, ско-пóту бúш'и н'éтр'ạ у мур'éту гóл ('бис рŷби')* [MS,t,78]; ~ *и фáш'-тат, ги звáждат н'éјнит'ạ рŷби ут вăнк пóртата* [MS,t,11]; *пó-ситн'ạ пруминá и идúн прóс'ạк ... т'á му вилú: "ми ги ни дáваш' тфóјт'ạ рŷби и на м'éн'ạ"* [MS-t,23]; ~ *"мúлата сфитá Бугурдúца, ш'ту т'ạ вúд'ạх у гурáта и си ги м'ạнихми рŷбит'ạ"* [MS,t,25]; ~ *фтáса д'ăт'ạту на б'ăла вóда, си извáди рŷбиту и фл'áзи на курúту-ту* [MS,t,14]; ~ *и нá тес трите косми, кога ки ми сакаш мене, да ги лизнуваш, та јаз ки идам да ми вјахнуваш; та сториш и един кат харни руби, да си имаш по тебе* [V,PM,159] – прави впечаток предлогот '**по**' наместо 'со': **и един кат харни руби, да си имаш по тебе**; ~ *тáти, ... на м'éн'ạ идúн кóн' да ми дукáраш' и идúн кáт мŷш'ка рŷба... и идúн дисăјќ лúри* [MS,t,29] – забележлив е рефлексот **у** за големата носовка во зборот **мŷш'ка**, кога, од една страна, зборот не се третира за црквенословенизам, а од друга (страна) нормална, очекувана замена е **ă**; ~ *гу калосурúсаха и и р'éч'и на мáлкатá-му мóма: "идúн јунáк инá рŷба имáш'и кутŷ слă-нциту"* [MS,t,35]; ~ *нáјди идúн ч'убáн, му сă мóл'ạш'и да мин'áт рŷбăт'ạ и ч'убáнут и ха дáди и ... з'é рŷбăт'ạ ут ж'инáта* [MS,t,68]; ~ *ја вúд'ạха мумáта, такфáс хŷвава и прим'ạн'éнта сăс тóлкус хŷвава рŷба* [MS,t,23]; 2. 'предмети – шиени, ткаени (вклучувајќи и облека)' но со издиференцирано значење: 'стварите што младата невеста ги носи како дар во новиот дом'; се јавува во еднинската форма: **руба** ~ *нáпкумта ќи-зúме тáткото шо да-бúде ут-рŷапта, ќи-благушóве, ќи-фăрле уф-куфчé-гут* [ВГ(Ст),270]; ~ *кога ја питала бабата: "што поштеш синко?", тја пак хи рекла: "Стребро и маламо, бабо!" Тога тја ја завела и ја откарала дома си, та хи дала три товара руба от голо злато, товариха хи ја на убави кон'ă и ја пратила да идјă дома си* [V,PM,286]; ~ *тувáрна, азăр, кóлта сјáа-устăвúме, тăкá изби-гáме ус-аднá дŷша. Ус-житвáрски рŷби, кăквú бúли, ус-тăквú с-јóдаа чувéцте, ус-дрúпуви рŷби. Рŷбăта ни устăнá тăкá* [ПК,2(Иц),282] – во контекстот се забележува разликата меѓу **руби** 'облека што се користи' и **руба** 'облека и др. што се чува'; ~ *маштеха хи, като видела толко руба, каскандисала и утринта, като сја научила, у-де хи ја, пратила сојăтă си дăштерја да пасе оловето и хи порачала, да идјă на нози мјасто да најде бабăтă* [V,PM,286]; 3. сп.: **рŷба за ут вăнка** 'горна облека' ~ *му кŷпи рŷба ... за ут вăнка* [MS,t,81], односно **рŷба за ут нăтр'ạ** 'долна облека' ~ *... гу зан'éси на ч'арш'ú-јата, му кŷпи рŷба за ут нăтр'ạ*

[MS,t,81]; пог.: **рýба крáсе, рýба гнăсе** ~ *рý:бта о-прáве чувéко, áк с-ублéчиш уф-ýбува рýба поáрин ќиси* [ПК,2(Гăр),191].

**рубија** f 'вид златна монета' ~ *– Жени ме, стара ле мајко, жени ме![; дудека ме сакат момите. [– Не можа сино, ле мори Стојане; [вaja гудина е скапија; [ришето ченка жалтица; [ведруто вино рубија* [БМ,152]; .— заглавниот збор (**рубија**) го сретнавме во описот на следниов празничен обичај од Гевгелиско: за празникот Прошка, *армасăнте* (свршените) девојки *бакнуват рăка* на постарите роднини од страна на свршеникот и добиваат поклон *игла* (брош) *сус рубија* или *петлинце* (петле направено од сребро што се носи како брош) [ТГ,34]; на вториот ден од **Бужиќ** *армасанта* девојка *бакнуве рăка* прво на свекрвата и на свекорот. *Свекурут* обично ја дарува со некој *алтăн*, а свекрвата со златни пари (*рубија, чарклија рубија, мамудија, барбут* и др.) [ТГ,90–91].

**рýбич'ки*** pl., dem. 'алишта' ~ *и си з'éва рýбич'кит'ạ прóтумáстóру, си јáхна кóн'у и трăгна* [MS,t,19].

**рувé** impf 'реве' (силно вика) ~ *да му фл'áј ш'иш'éту на гăзó да си фáти да цúка, да рувé* [MS,t,50]; ~ *магáр'ạту рувé* – в. **ривé** [MS,s,99].

**рувé** impf 'рие' (копа површно) ~ *бúшкạтạ рувé* [ДЧ,140].

**рувéл'*** m 'мало огнено оружје, револвер' ~ *и óн завóдуве кóјнто дă-бéге. Адúн'о: кумúтин му-сă-пýште зă-пулвúнте, путúснуве-гу. Гу-фáјќе, о-фáште ф-рăцто тăкá, а дрýкјо: кумúтин нé сă-пýште нă-дрýкјо Арнýтин. Искáрве рувéл'о: тăк, нé фáште, тăк, нé фáште. Нé му рăбóте. Арнýтино кá видéл нé му-рăбóте рувéл'о и му-сă-пýште дă-бéге* [ПК,2(Даут),335]; ~ *цạндáртọ, óни-сạ сạс рувéл'* [ДЧ140]; ~ *озодолу иде едно клето Грче; [та на Рума вели, вели одговори: [– Мар дај си ми Руме една студна ода! – Душата си дава, ода си не давам. [Разл'ути се Грче, та искара рувелј; [та искара рувелј, рувелј од поеса; [та удари Рума на клетото срција* [БД,138].

**рýво*** n 'облека (надворешна)', в. **рýби** ~ *нивéјсти иднó врéме и-прáва, нă-нáште мéста, тýа гóре, ут-Илиџúиву нă-гóре, су-шáрọве или сăгúа му-с-вúкăше рýвуто нă-нивјсти, су-кăлпáк нéкуј, тýа су-пýлуви* [ВЕв(Ил),307]; и **рухо** ~ *ја Јанкула хи вели отгоори: – мăри малчи, малчи млада Јанкулице; [премини са, нариди са; [што ти рухо најприлега; [шта ти јахнă на мојто сио конче; [и шта ти подăм мăжкото дете* [Б(С,Д-Х),38]; ~ *и заедно си собераха и влезоха в царскио двор, и пак излезоха сите на рен, на рен. Тогај царјут примени 300 дивојки, се на един бој, на едно рухо, и неговата дивојка тамо, сите покриени невести* [V,PM,158]; ~ *Димке ле, Димке, црноока! [доста вејќе ергеновај; [ергеновај, левеновај; [ергенско рухо носила; [син'а риза и бјал хустан* [Б(СДХ)33]; ~ *Рáда úма трú дивóјки – де, гúди де, [ја и трúте éдно лúко, éдно рýхо нóсат* [ИГ,108]; ~ *рăзтарја порти момкова мајка; [снăха ти довевам, в руху куприн'ану* [БД,61].

**рýга** f 'ангажман на човек да пасе овци' [BV,140].

**ругáт*** adj 1. 'добиток што има рогови' ~ *óфцạ сạс ругóв, т'áạ е ругáтạ* [ДЧ,140]; 2. изр. **éм шýто, éм ру-**

**га́то** (= *е́м не́ гу зна́, е́м сӑ-фа́ле)* [ПД,138].

**ру́ге** impf 'кара' ~ *сӑба́јлинта о́дӑт, гле́дӑт, сӑ-фӑти́л ѓа́вуло. Оште ка́ гу виде́л га́здта, пучна́л дӑ-гу-ру́ге: "И, и-бре́, вика́л, не́ ве́-ј стра́м, пра́вите мо́стуве да вӑ́рвӑт л'у́-то, а ви́ӑ курди́сувате фа́ци дӑ-ги-фа́штите"* [ПД,166]; ~ *то́о мо́јо чуве́к* (= мојот маж) *но́го-ј ру́ге де́цта* [ПК,2(Мут),98]; ~ *ни́м гу-ру́ги то́лко* [ПД,(Пат),115].

**ругози́на*** (и: **ругузи́на**) f 1. 'постилка од ткаен рогоз, се постила на земја за седење или одмарање' ~ *тјанака угладн'а, извади што да е да јади, ама не можа, зашто мирисаши на човек, и, кату не можала да јади, извади една парча месу, гу фăрли под ругозината* [V,PM,62]; ~ *им вели: "на царјувут син ја оставих, да ја чува. Ако ја открадни некој сестра ни, сетне чохап не можиш да на дадеш. Ајди, карај поскору да појми, ча пот ругузината има една дупка; оттамо излева един ђјадо* [V,PM,233]; ~ *ама тојнака знаиши ча тјанака не беши јала; фати да вика: "месу варену дек ми си, ела". И то пусто месу беши враговчина, знаиши да вреви и заеднoч излезе пот ругозината прет негу* [V,PM,62]; кај Малецки: **рагузи́на** [MS,s,95]; 2. изр.: **пуд-ругузи́нта гӑ-пу́ште** (= кога некој тајно прави пакости) ~ *тӑко́ф-еј о́н, пуд ругузи́нта гӑ-пу́ште, Ќи-ј нӑ-сӑ́ске, се́тне си-гле́де гу́сто* [ПК,2-(Гӑр),189]; – сп. **рогуз**.

**ругузинов** adj 'нешто што се однесува на **ругузина**' – односнава придавка во контекст со врвка ја запишавме во следново празноверие од Гевге-лиско: во минатото голем страв имале селаните од *сеховскиут вампирин* (селото Сеово сега е преку граница, во егејскиот дел), којшто "направил многу грозотии" и затоа еден ден зеле и го раскопале гробот и таму го нашле "како седе", еден од селаните му ставил на вратот *ругузинова врвца* (таа не се кине) ја затегнал и така го довлечкал *вампиринот* до Вардар [ТГ,260].

**руд** adj 1. 'нешто свежо, убаво, црвеникаво' ~ *мори, што си налутена, Недо; [јот не ми зборуваш, севдо; [ка ми зборуваше? [мори, ка ми зборуваше, Недо; [су тенката јуста; [мори, со тенката јуста, Недо; [со рудото грло* [БМ30]; почесто за **јагне**: ~ *Галӑпке моме, Галӑпко; [оште ли мома ште ходиш; [хората мали да лажеш. [Оттам замина Галӑпка; [Кичо си на друм седеше; [с негува верна дружина; [рудо си јагне печеха; [црвено вино пиеха* [БД,140]; 2. 'кадрав' (за волна или коса) ~ *там седјахӑ осем зими, девет лета; [да стигнахӑ, та добихӑ: [руди овци, вакли охци; [та станахӑ, наврвихӑ; [да си дојдӑт от планина* [Б(С,ДХ),45]; ~ *па на Стојан вили гоори: – Стојане, л'убе Стојане; [стигнӑ ли л'убе, доби ли; [вакли охци, руди овни?* [Б(С,ДХ),45]; [ПК,2(Мут),98].

**руда** f 'дел од запрежна кола, дрво што ги поврзува предните и задните тркала'; со исто значење и: **пашка** [ДЧ,63].

**руда́н'*** m 1.'направа за предење волна, памук – чекрк во др. говори' ~ *усӑ́хнува ут слӑ́нциту пре́луту и си гу суби́рами ина́ ку́па и з'е́вами руда́н'у ... и каламисами* [MS,t,6]; ~*Ка́ сӑ–приде́ли? Руда́но? Ка́ те́-ј курди́син и́ма џеле́зно вӑрте́но, то́ та́м не́-ј тӑкво́ вӑрте́но. То́ е на-рӑ́ка вӑрте́но, а на-руда́но-ј џеле́з-

*но. Вăрте́нто ка́ ќо:-кла́јш и́ма рудáно тăка́ чăпăра́шка, ќи-те-ј курди́син и ќи-си-пре́диш* [ПК,2-(Пл),254]; ~ *за́прјоо то́о руда́н га́аре, ми-флизе́ уф–гла́фта* (станува збор за шумот што се прави кога се преде со **руда́н**) [ПК,2-(Гăр),176]; 2. 'обичај, верување' – кога *стројникот* ќе тргне од дома да уговори свршувачка, *да струјуве*, домаќинката ќе земе шишенце во кое има ракија, ќе го приврзи на **рудан** којшто почнува да се врти (заедно со шишенцето) со верување дека девојката и родителите така ќе се вртат околу стројникот.

**руди́** (и: **ро́ди**) pf 1. 'донесе на свет нов, млад организам' (кај човечкиот род и во животинскиот свет) ~ *"а́ку руди́ ж'ина́та-му, как да му рич'еми инó и́м'ạ? да гу рич'е́ми – Дијуни́ш'!"* [MS,t,46]; ~ *за и ка́ж'иш' на н'е́ја за да м'ạ ни ч'а́ка и ш'ту за руди́ и́ти мо́ма и́ти д'ắт'ạ да гу крӑстити Инса́ф* [MS,t,48]; ~ *уткра́ва ина́ ја́блăка ут пара́диса и исл'а́ва на зим'а́та, прум́ина прис ца́рува́та кắш'та и ви́ка: "тó ни ра́ж'да, јас и́мам л'ắк да руди́!"* [MS,t,30]; ~ *ва́ тре́ќата устăна́ла тру́дна, а́ма јạ не́ма дă ро́ди. Ама ко́а руди́ла о́на, си-ку́чи́ла и ку́чката, сạма́чила и ма́чкăта* [ВЕв(Кр),301]; 2. 'дава плод' (за дрво, растение) ~ *Боју мари, бјала Боју; [малкă моме, бјала Боју; [букуу дăру род рудилу; [свјака вјајкă и јабăлка; [на врăхă му славеј пјае* [БД,12]; ~ *сјала мома есено грозди; [и гу е сјала, и се фатило; [та е родило есено грозде; [та направила ројничко вино* [БД,111]; 3. 'се појавува сонцето' (но само наутро а не од зад облаци) ~ *от таму киниса полека-лека, от две дена сетника отиде на слăнцето; ошти не беше родило. Таму најде слăнчова мајка, на неја вели говори: "сакам слăнцето да ми кажи кăсметјут"* [V,PM,99] – во контекстот среќаваме две посебности, едната морфолошка: проширена употреба на предлогот **'от'** место 'по' (**от две дена сетника отиде**), втората синтаксичка – отсуство на кратките заменски форми како конституенти на удвоениот објект, сп.: – **на неја вели говори** (наместо: 'на неја и́ вели') **и "сакам слăнцето да ми кажи кăсметјут"** (наместо: 'да ми го кажи кăсметјут'); 4. – (**сă**) ~ *ја́с сă руди́х на хи́л'а октакóш'а е́нининда ин'а́* [MS,t,87]; ~ *риче́ на не́гу Ангелот: Ни́м сă пла́ши, Заари́н, за́што тфо́јото мóлба сạ чу́ на Го́спот, и тфо́јта же́на Елиса́ва ки си ро́ди де́ти на те́бе* [MV-,K,294]; ~ *на то́а вре́ми, уде́ки пу пắтут Ис..., а виде́ идно́ чове́к шо бе́ши сле́п ут ка́ си роди́. И му пита́а Учени́ците не́гови, е́м ве́л'ат: Дида́скале, ко́ј и греши́... да си роди́ сле́п* [MV,K258] – нерегуларна употреба на кратките зам. форми: дат. 'му' наместо акуз. 'го': **му пита́а Учени́ците** (м. 'го питаа'); ~ *каталаху́ на но́с сируми́х жина́тамy би́ши дити́н'а, ја фа́тиха були́ки за да сă руди́ ма́лкуту* [MS,t,15]; ~ *одат тạкви́ адни́ ста́ри куту ме́не, не́ избри́чини. Тури́л една́ ка́па – пулви́на о́фца, зна́јш ти́ạ шóпто, ус-циви́лна ру́ба, ус-триле́јна пу́шка, но́жут нă-пу́шкăта. И сăсме́ат, гуво́рат: "Е, е де́ца, ви́ке, ни́а не́ сме кату мла́јте вујни́ци, ви́ке, дă-бе́ѓме. Сига́, ви́ке, нă-Гăрците шó ќи-му-напра́јме". Шо напрăви́ли не́ зна́м. Ути́хме на-гăрчкăта гра́ница за-дạ-шóјме уф-на́што се́ло. Зна́јш, кăт-се-ј руди́л чуве́к,*

*та́м мо-ј ми́ло, ќи-сă-пукло́ниш зă-дă-живе́јш. Тă-шо́-Грắк, шо́ Бу́гарин* [ПК,2(Коц),353] – дадовме подолг текст зашто во него среќаваме не само историски факти (доживеани) за судирите во Втората балканска војна, туку има и елементи од народниот бит, пр. за облеката; ~ *се́тне, уд-Мукри́во стăна́ме, уддéме нă-Сви́дувица. Та́м сиде́ме. И-та́м, зă-то́о сја́а ко́рно н-е́ј ут-та́м. Та́м ме́-ј. Туга́ј тăка́ би́ше. Сă-ро́диш, не́ сă-зна́а шо ќи-сре́тиш, шо ќи-па́тиш* [ПК2(Шек),279] – нова потврда за фреквентноста на перфективниот презент: **сă-ро́диш, не́ сă-зна́а** (м. 'ќе се родиш'); за ова поопширно во трудот "Кукушкиот говор", т.1.; 5. 'кога некоја работа се пресоздава во нова форма, односно во нова содржина од постоечкото' — кога жената ќе почне да ткае треба да се прекрсти и да каже: "*Боже пуможи! Сус леко да родум!*", т.е. без тешкотии од преѓа да се стори ("да се роди") платно [ТГ,363]; 6. изр.: **дур не роди врбата грозде** (= никогаш) ~ *наздравицă ти Калино; [јот твоја здрави на моја. [– Стојане мори Стојане; [не ти преимам здравето; [дур не роди врбата грозде; [и жăлта дун'а нираnза* [БД,20]; "**Роди ме, мале, сус касмет** (или: *касметлија*), **па ме фрли на пăт!**" – народот верува во судбина, односно како што е предодредено од "севишниот" [ТГ,311].

**Руди́ните** top. 'планинско пасиште во реонот на Ливадишта, Драмско'; Ј. Иванов наведува од: стсл. роудина 'ливада' [ЈИ,М...,184]; **Рудина** 'рид во близина на селото Стојаково, Гевгелиско' – односниов топоним го запишавме како дел од народниот бит, но и од верскиот жи-вот: на празникот **Чисти Пунидел-ник** (тоа е прв *пуниделник и прв-нијут ден уд Вилигденски пос)* се-ланите се качуваат на споменатиот рид и тука варат грав, играат и се веселат; истото го прават и жителите на соседните села Богданци и Богородица, првите се качуваат на ридот **Пугана,** а вторите на ридот **Куфил'ок** [ТГ,42].

**руди́тạл*** m 'татко или мајка во однос на своето чедо' ~ *о́н бил но́гу буга́т, а́ма нạма́л ни же́на ни де́ца. Ива́н и Ти́на устạна́ле при-де́уто. Он сạ-трудил да-им–ги-зạме́не руди́тạл'то* [ВД,277].

**Ру́диште** top. 'место во Мрвашко во кое се копало железна руда', Ј. Иванов наведува од стсл. роуда + суф. **-иште [ЈИ,М...,184].**

**рудни́на** f 'тој со кого имаме крвно сродство' [MS,s,98]; ~ *и му риче́ Ма... на Ангил: Ка́к ки би́ди во́а, шо не́ зна́м мắж? И гувори́ Ангил, и риче́ на не́а: Сфе́ти Ду́х ки флéзи на те́б... И е́ту и Елиса́вет, тфо́а рудни́на, и о́на устана́ те́шка* [MV,K,316]; ~ *и жените кату за подат на дивојкини каш-ти, сплăзноват рăнки с девој-ките роднини, прајат здраво живо и седнуват неколко ч'ас, дур да пијат по едно кајве́* [V,PM,-246]; ~ *ве́лиши: Ету така́ сака́ Го́спот да ми чи́ни на ме́н на мо́-ити дни́, шо му са виде́л а́рно на не́гу да ми си би́јат пе́за л'у́дите. И му дујде́л вре́миту на Елиса́вет да си ро́ди. И слуша́ле иникато́ри ... и са́та рудни́на му* [MV,K,321]; ~ *Јо́сиф и Ма́јка му не знаја́ле. Тра́чиа шо бил су дружи́ната на́-при, удиле бaја́ виздéн, и гу па́лаа на рудни́нити и на пузнаја́ти л'уди* [MV,K,294] – во контекстот имаме проширена употреба на предлогот **'на'** наместо 'кај': **гу па́лаа на рудни́нити** (м. 'кај рудни́нити').

**рудни́нски** adj 'нешто што се однесува на **руднина'** ~ *та́а на́шта излезе́ пу-рудни́нски* (т.е. така како што не му одговара) [ПК,2(Гăр),188].

**руднинство** n 'врска заснована врз крвно сродство' – заглавниот збор го сретнавме во описот на следниот обичај: на заедничката вечера кај девојката кога се дојдени роднините од момчето да ја бараат девојката за нивниот син, прво благословува таткото на девојката: ~ *"Ка е арно Госпуд нека даде! Мисла аирлија да ни биде! Ново* **руднинство** *ду века да траје, и Госпут на ситеваја радуст да ја даде!"* [ТГ,163]; – и останатите гости пиејќи вино слично благословуваат: *"Ајарлија руднинство!"*, и обраќајќи се еднаш кон таткото на девојката, друг пат кон таткото на момчето ќе кажат: "*Чистит ти сват"!*; ~ *уднапре́ди си́те о́дăхме пу-ви́зи, сă-зна́јше* **рудни́нство**, *сја́а га-не́ма та́а* [ПК,2(Гăр),121].

**руд'ова*** impf – в. **руди́** (со исто имперфективно значење се употребува и **ра́ж'да)** [MS,s,98], што зборува за широката употреба на суфиксот **–ува (–ова)**, констатирано од предходните истражувачи на долновардарските говори.

**руду́ве*** impf 'има роднинска врска со некого' ~ *е́дна мо́мичка испăдна́ла, гă-пита́ли: "Де́ка-ј ма́јкă-ти и та́тку-ти?". Мо́мичкăта ре́кла: "Е, ма́јка и та́тко та́м-сă уф-ре́кăта зăко́л'ни". И ту́к и́ма сво́ј уф-се́ло Ту́рнуво, ко́ј сă-бли́ску ро́да, дур руду́ват и сус на́с ма́лко* [ПК,2(Крец),305].

**ружа** f, bot. Rosa damascena 'повеќегодишно растение со убави мирисливи цветови во различни бои' ~ *билижило млад јунак; [ѐдно дрво в гората; [едно јовен стадото; [једна ружа в градинче; [ка јотиде на војска; [што остави не најде* [БМ,33] – во контекстот се забележуваат две граматички посебности: првата е во врска со нерегуларност во категоријата род: субјектот е во машки а предикатот (л-фор.) во среден род: **билижило млад јунак**, а втората се однесува на отсуството на предлог во додатокот за место: **едно јовен стадото** (место: 'во стадото'). Во Дојранско 'ружата' се вика **трăнда́фăл**, а **ру́жа** е друго растение; в. ру́жин.

**ружѓање** n 'чинот на појава на новиот организам, раѓање' [ТГ,471].

**ружи*** impf 'дотерува, украсува (пр. коњ)' ~ *фркнали ми са фркнали; [девет реда гăлаби; [–Чи де ми са кăцнали? [– Кăцнали ми са кăцнали; [на кумови дворови; [– Мари Лено нивесту; [што правеха кумовци? [– Брзи си кони ружјаха; [за свадба ги готвеха* [БД,50].

**ру́жин** m, bot. ~ *ки́тка, ра́сте висо́ко, дуде́ка пă не́куј убра́тно ви́кăт ру́жа нă трăнда́фăло. Ру́жин еј дру́го, а трăнда́фăл еј дру́го.* Фактички *ру́жино* е едногодишно растение, расте високо до 2 м., има цветови со различна боја, но со многу куси рачки, т.е. цветот е веднаш до стеблото [ПД(Ник),123]; ~ *теја му одгојворјат: "Стојане, Стојане; [бре горцки дјаволе, бре наимаш ли са; [бре, та да ни идиш, фăф нашта градина; [та да ни набереш до црвен ле ружен"* [БД,31].

**руја́к** m 1.'рој од пчели, но и од други инсекти кога се на куп' (кога "семејството од пчели" се дели, односно се подновува оди во **руја́к**) [ПК(2),8]; ~ *ади́н руја́к би́ше зăстăна́л нă-ја́вуро, а́ј-го, го́ре-ј*

*о́ште* [ПК,2(Мут),98]; ~ *руја́к ут че́ли, руја́к му́(х)и али руја́к ут ба̣ба́чки* [ДЧ,140]; 2. 'кош во кој се прифаќаат пчелите кога серојат' [ТГ,471]; 3. 'жиците што при ткаењето претекнуваат (излегуваат) од брдото и мора постојано да се враќаат назад, се викаат **рујак;** сп. празноверие: ако во **рујакот** жиците се парен број *(чифт)* се верува дека жената што ткае ќе роди женско дете, ако пак се *тек* (непарен број) ќе роди машко [ТГ,364].

**Рујна** 'ж. лич. име запишано во Серско' ~ *тој ки ходи сио стадо; [звӑнец дрӑнка Рујна пое; [та се тија два зглашават; [кој ги чуе и се чуди: [– Шту е тузи хубавина?* [Б(С,ДХ),18]; ~ *Ру(ј)на пасе сио стадо; [по Пирина, по планина; [с братоо си мӑшико дете. [Овен има четророга: јалӑци му подресила; [рогове му оковала* [Б(С,ДХ),18]; исто така во Драмско ~ *– Мари Рујне, моме Рујне! [ф петăк Рујна јоглавена; [во сабота са разбол'а; [па лижала малко, млого; [малко, млого три мјасеца; [три мјасеца и полвина - јот Петровден до Петковден* [БД,73].

**Рујо** 'м. лич. име запишано во Драмско' ~ *– Јабре Рују делија! [Рују вино пијаша; [Рују хабер допадна* (слушна, разбра)*; [Маруда са грабнали горанцките момчета; [чашата си отпусна* (остави)*; [та ми стана наврви* (замина) [БД,121].

**рујно** adj (n) 'црвено' – во контекстот: **рујно вино** ~ *Стојан на Петкана зборува; [– Петкано л'убе хубаво! [фтакцувај* (вети) *Петкано, фтакцувај; дано са море отмрзне: [дај да изградим црква от тимјан; [да излеем бӑчви от осӑк* (восок)*; [да ги напӑлним со рујно вино* [Б(С,-ДХ),14]; ~ *изјали са девет јувна* (овни), *девет јувна ваклешати; [испили са девет бӑчви, девет бӑчви рујну вину; [десетата баш ракија* [Б(С,ДХ),52]; ~ *и мен мă мајка родила; [на ден Велигден, Гергивден; [ф тенка ме книга завила; [с бјало мă мл'ако забизала; [сројно ме винце запоила* [БД,111]; ~ *рӑките ти чаша држӑт; [нă чашата ројно вино; [ја в виното росна китка; [ја в китката била пара* [БД,54] – во текстот имаме уште еден пример за проширената употреба на предлогот '**на**' наместо 'во' (кога упатува на внатрешност) : **нă чашата ројно вино** (м. 'во чашата'). Освен познатата појава - редукција на '**о**' > 'у' има и случаи со обратна редукција: **ројно** место 'рујно'.

**ру́ка*** impf 'вика' ~ *Сп̣роти отговорот н'амскио траговецот разби сандиките и двата. Та гленда, што да види: курш'ум и камини беха пӑлни. Тогас̣ траговецот фати тамо да плачи, да рјука и на н'амојут му вели: "господине пари сакам!"* [V,РМ,178]; ~ *зӑру́кӑлу: "Киндизму́шку, Ма̣ру́шку, у́мрал мӑш шта-зе́мееш". Вӑрнӑла-са̣ т'а́ плачӑште́м при-ма́јка̣-си. На̣-тре́тија дӑн' па́к ста́нӑлу сӑштуту. Ма́јкӑта са̣-мно́гу зӑчуди́ла и зӑве́ла Мару́шка да̣-пи́та бу́дӑн от-тӑј ру́ка пи́лету* [ВДрам(ГБ),330] – во контекстот имаме архаична употреба на партиципот, л–фор. како придавка: **у́мрал мӑш** (м. 'умрен мӑш'); ~ *ре́че: "Л'у́бе, ма́лка мо́ме, мо́е весели́у, на-ску́та-ти ма́лку шта за́дремам, та-да-гле́даш прос* (sic!) *зла́тно пе́нж'ура, аку да ви́диш от-на́зи ба́рчи́на да-са-подаде́ н'а́ква мӑгла, и на-чеса да-ма-ру́каш* [ВДрам(ГБ),326] – на редакторот на Зборникот на Верко-

вић обликот на предлогот '**прос**' (< през) му се сторил сомнителен и допишал во текстот (sic!), меѓутоа односнава форма е реална и се среќава и во други текстови; во контекстот има уште една посебност: несигурност, или поточно рушење на категоријата род, сп. **зла́тно пе́нж'ура** (именката во ж., а атрибутската одредница во ср. род).

**рука́н'** m — **в. ре́спа, струк** [MS,-s,98].

**ру́кне*** pf 'повика' – в. **рука** ~ *че́ла Мару́шка трú днú и трú нӑшти. Ага́ ја-исче́ла, умр'а́лија мӑ́ш са-сӑжувúл и ста́нал. То́ј зӑве́л Мару́шка при ма́ка-хи, ру́кнӑли мно́гу руднúни и нӑр'адили гул'а́ма сва́дба* [ВДрам(ГБ),326]; ~ *го́ попúтали ко́лку гу те́ра, – и чорбажúата му казал* (погрешно пишува: 'казах'): *"хил'а́да гро́шја". И но́зи изва́да та му да́ва, ко́лку поте́рал, и зе́л ха́на на не́к, за да седјат сос хала́јтката та́м; ру́кнал и хизмичја́те та платúл и на тја́х* [V,PM,255]; ~ *бре јахни си брза кон'а; [та ми иди ф Сјар на пазар; [та си купи баш коприна; [от жӑлтата ниранзија; [та си иди ф тјахно село; [та си рукни и подрукни* [БД,112]; ~ *рукна Петкана да пое, [Стојан хи били гоори: [– Петкано л'убе хубао! [Што ти срце развесели [та грукна л'убе да поеш, [лепа песна речовита, [оште л'убе гласовита* [Б(С,ДХ),14]; и: **ро́кна** ~ *и очúте му-б'а́ха мло́го гол'а́ми и све́теха като́ о́ган. И са-опла́ши офч'а́рина та са-вӑ́рна да б'а́га. И но́зи б'е́ше змúј, и си-дигна́ змúе очúте каде́ охче́ре та го-ро́кна: "Ела при м'е́не побра́тиме! Н'а́шту úмам да-ти-ка́ж'а"* [ВДрам(ГБ),332].

**рукузин** m 'дебела врвка исплетена од конци или од тесни платнени ленти' ~ *га́(ш)ник, са плéт от пре́ѓа, или са круú от-пла́тно* [ДЧ,140].

**Руманинка** (и: **Румалинка**) f – бидејќи стои како определба на името (Ленка) возможно дека упатува на прекар (евентуално на потекло)? ~ *на Ленка гојвори: – "Ленке Руманинке, мар кога та пита; [тојта стара мајка: "Каде ти са Ленке, тојте девет брата?"] Мар ти да хи кажиш: "Мају, мила мају; [мају главихме ги, ма оженихме ги; [за долноземл'анки"* [БД,32].

**румен** adj 'со црвеникава боја' (обично за лице што делува убаво и здраво) ~ *добро јутро густа шумо зелена; [и ју шума бунар вода студена; [и у бунар девојчица румена; [та е тенка и висока, румена* [БД,73]; ~ *толку дјуне* (свет) *да обиди; [като Стана да не најди; [нито тӑнка та висока; [нито бјала та червена; [нито руса та румена* [БД,129].

**Румена** (во истата песна се среќава и скратената форма **Рума**) 'ж. лич. име запишано во Драмско' ~ *сетила се вечер мома ми Румена; [на ода да идја, лице да јомија; [лице да јомија, коси да натопи; [озодолу иде едно клето Грче; [та на Рума вели, вели одговори* [БД-138]; ~ *мари Ленке, Рума Ленке! [Седнала је Рума Ленка, [долу–долу в градината; [в градината под дун'ата; [там си везе тенӑк јаглӑк; [тенӑк јаглӑк главеников ...*

**Руменка** 'ж. лич. име запишано во Мегленско' ~ *море, јодоздола јиде, бре џанам, момата Руменка; [јоре, ширум, ширум, јоде, бре џанӑм, кату ирибица; [ајде, кришум, кришум тегне, бре џанам, право*

*на чешмата* [БМ,152]; исто и во Гевгелиско ~ *кинисала Руменка за вода; [и калеш Питруш пу неја; [ја тука, ја таму да ја фтасе; [ја стигнал дури на чешмата* [ТГ,205].

**Румјана*** 'ж. лич. име запишано во Драмско' ~ — *Румјано кузум хубава; [мар като беша на дрва; [нили ми видја стадото?; [– Стојане, море Стојане; [бре и да сам го видјала; [јела ни сă̆м го познала; [– Румјано кузум хубава; [моје са стадо познава* [БД;38].

**Румјанче*** n 'како додавка, определба на име' (прекар ?) ~ *Ванчо Румјанчето; [Петăр Ванчу дума: [– Хајде Ванчо, хајде; [на нашето село; [на наша вел'ајат! [Шче ти дадем Ванчо; [ѓурежичка мома; [вакла јаребица* [БД,124].

**Румка** 'ж. лич. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,115].

**румоне** impf 'зборува' ~ *завел ја Марку, одвел ја; [на н'ази вишни барчини; [по длибокине долои; [и по дребнине камини; [бис цурапе, бис папуце; [Сјул'уманица румоне: [– Бре Марко, бре мацарине; [бре продај си ми дјатено* [БД,23]; ~ *Иван ми лежи умира; [на мајчини си скутове; [мајка му сјади над глава; [руси си коси мăкнеше; [на Ивана ги фрлеше; [и си му вели ромоне: – Иване, сину Иване; [бре повздигни си главата* [БД,75].

**ру́но*** n 'волната од овца острижена и задржана цела', називот го објаснува Тановиќ на следниов начин: стрижењето го почнуваат од стомакот и тоа од половината, така што една половина од **руното** останува на десната страна а другата на левата [ТГ,374]; ~ *ка́ испра́х ми ве́ле: "Ашко́лсун мăр ма́ле, а́фирин", мă-путчу́куве пугăрбо. Гă-јстрибúх ду-двăнăјс са́ато, гă-јсчистúх та́а вă̆лна. Устăна́а три ру́нци. Де́лто и́мше но́го о́фци* [ПК,2(Иц),286].

**руп** m 'мала монета во турско време, четвртина од грош' [СК,334].

**рупкил'а́ф*** adj 'нешто што создава шум кога се грицка' ~ *та́-ј чуре́ша, о́на-ј гуле́ма, рупкул'а́ва-ј, но́го-ј у́бува* – станува збор за видот црешна: **стамбулка** [ПК,2(АЌ),106].

**Ру́пата** top. 'пештера, наоколу карпи', во реонот на Ловча, Драмско; сп. **ропка, рупа** (= дупка) [ЈИ,М... 184].

**Рупе́л** top. 'име на село во теснецот меѓу планините Беласица и Сенгел'овската Планина, каде што се пробива реката Струма, Валовишко'; Ј. Иванов наведува: од **рупа** + суф. **-ел** [ЈИ,М...,185]; сп. уште топ.: **Рупе́лско Дефиле́** (пак таму).

**рупе́л'** m 'опака кожна болест', ја викаат и **цăрве́н ве́тар** ~ *рупе́л'о сă-лику́ве ус-ужéшкина и́гла, сă-го́ре ме́стто шо́-ј бо́лно* [ПК,2-(Грам),98].

**ру́пке** impf 'кога се крши нешто и се прави шум' ~ *то́о шо́ и́ма зắбе мо́ш си-ру́пке бăнбо́нчта, нибли-бúјчка;* исто: *ка́ о́јме пу-сне́го ру́пке пуд-но́јсте* [ПК,2(Гăр),98]; в. **ропне**.

**рупла́н** m 'превозно средство што се движи во воздух, аероплан' [ДЧ,63].

**ру́п-ру́п-ру́п** onom. 'подржување на звукот што се создава при кршење со заби на нешто тврдо' ~ *то́о де́те де́н визде́н го-пасе́л ја́гнăнцто и-вичирта́ сă-вăрúне до́ма сус-ја́гнăнцто. Ја́гнăто пра́во на пизу́л'о утúве и ру́п-ру́п-ру́п фăтúл да-жвáке адúн вắглн* [MS,s,98].

**рупиланка** f 'жителка на с. Рупел' (во југоисточниот дел) ~ *Маруши ле*

*мелничарке; [дегиди пуста рупиланке; [ја си излези в градината; [Маруше ле Мелничанке; [дегиди пуста рупиланке; [в градината зад кашчата* [Б(С,ДХ)60].

**рупну́ва** impf 'чукнува' – в. **ро́па** ~ *гу-фӑти́ло не́ку до́ш, ни́ку гӑрмити́на у ни́ку пустили́а ме́сто – не́ма де́ка дӑ-сӑ-скло́не. Би́ло идну виде́лу та́му. Си-ве́ле:"Ќ-о́дӑм та́му дӑ-сӑ-скло́нӑм ва́ но́ш". Оде та́му, рупну́ва нӑ-вра́тта* [ДК,(Ран),127].

**рус** adj 1. 'тој што има светол тен, светла коса' ~ *што видов мале пак видов; [едно дивојче градјанче; [високо скемле седише; [руси си коси чешлаше; [тенки плитенки плетише* [БМ,32] – прави впечаток беспредлошкиот додаток за место: **високо скемле седише** (м. 'на високо' ...) , што се третира за позајмен образец; ~ *тогас много попот и пападјата си наумила, та фати, собера коматите наедно, ги залепи и фати сос змиината трјава гу помаза детенто, јужувјало. И кату ужувјало, праве отиде на самовилата, руса глава сос остра сабја му ја посече* [V,РМ,216]; ~ *затори са руса малка мома; [што да хи дадем, та да ми отори? [дадох хи лоза сӑс гроздје; [да ми отори – пак ни ми отарја; [дадох хи вејка сӑс дуни; [да ми отори – пак ни ми отарја* [Б(С,ДХ),24]; ~ *кад си јана това брзо кон'че; [од дӑхо му мӑгла замӑглило; [од пените роса заросила; [и ги стигна Марко крај морето; [двам замахна таја остра сабја; [исече им тија руси глави* [Б(С,ДХ),35]; 2. 'нешто со светла боја' ~ *но́го ру́си ша́рки си клӑде́ла на-ира́мо* (вид постилка) ; 3. 'нешто што ја изгубило бојата од стоење на сонце' ~ *ира́мо ут-слӑ́нцто изру́се́л* (станал *рус*) [ПК,2(Гӑр),98].

**Руса** 'ж. лич. име запишано во Драмско' ~ *Русо мар нивјасто: јод Бога да најди! [јод Бога да најди кој Руса наслуби; [на девет девере и на уосем снӑхи; [и на четир зӑлви, четир л'ути змии* [БД,94].

**Руса́лица** top. 'ниви во реонот на с. Лехово, Валовишко'; според Ј. Иванов: веројатно од лич. име *Русалија*, сп. стсл. Ρȣсалиꙗ, или од **русалка** 'митолошко суштество што живее во вода' [ЈИ,М...,185].

**русаⱡи́а*** m 'играорец на **русалиско** оро' – бегалците од Кукушко со себе ги "донесле" обредните игри за "русалиите", кои што долги години опстојуваат во новата средина во Струмичко, особено во селата: Секирник, Сушица, Турново и др. Главен организатор за опстанок на русалиската традиција е Гоце Петров од Секирник; пренесуваме дел од неговите искажувања: ~ *уф-ста́ро вре́ме, до́лу уф-на́што, Куку́шко, зӑбра́нно би́ло дӑ-игра́ат о́ра, мӑкидо́нцки о́ра. Ама прӑ́ку влӑди́кта му-с-удо́бруве дӑ-игра́ат двӑна́јс де́на. Туⱡӑ сӑ-вика́ли русаⱡи́ј. Ти́а русӑ́лӣцки о́ра сӑ-вика́ли, зӑшо́ му би́ла ру́бӑта рӑзли́чна. Ка́пте му-би́ли ту́рцки, ама нӑ-ка́пта има́ло пӑ-крӑ́с, сӑ-зна́ло не́ сӑ-Ту́рци, о́т сӑ-христе́не. То́лко дуби́ли удубре́не, дӑ-игра́ат ут-стре́дн'оо де́н нӑ-Бужи́к ду-Вуди́ци, двӑна́јс де́на. И ти́ӑ* **русаⱡи́ј** *игрӑ́јали на́ши о́ра, куку́шки о́ра, а́ма на-ту́рцко и́ме о́рта сӑ-вика́ли. Ста́рто о́ро, сӑ-вил'а́ло* **кӑрмӑзи́-фуста́н**: *цӑрве́н фуста́н – пу на́шо. Се́тне сӑ-ви́ке адно́* **те́шко о́ро**, *ру́сӑлицко,* **алико́чӑво о́ро**, *то́о сӑ-ви́ке пу-ту́рцко. Се́тне* **То́л'о-капита́н о́ро**. *То́о* **куми́цко** *или* **дили́-ормӑна́лси**. *Ту́рците о-крӑ́стили о́т нӑ-мужи́ели*

*дă-му-нáат крáјо гáаре, о-збăркáли, нé рăзбирáли шó кạжýве. "Шó чýке тó: тăпăн тáм уф-урмáнут?" "Ее-е, нé знáјте, лýјте óро игрá-ат:* **дилѝ-ормăнáлси**". *Нáј-áрăнто óро-ј тóо – русạлѝцко óро. И тăкá сă-прăдăлжѝло дăлго врéме уф-кукýшќоо крáј ụ сă-рăширѝло и фăтѝли ус-тѝа óра дă-збѝрăт пá-ри, дă-грáат цăркви. Нáште кóга сă-прăсилѝли тринáјста гудѝна, кá иʒбигáли тýка, тóо óро сă-рăширѝло и тýка...И ќи-кáжум óти читѝрстóтини гудѝни пус-тó:т рýсăлијте. Кáк сă-срéтнăт русăлѝјте, двéте чéти ќи-застáнат нă-пéјсе, нă-стó мéтра дăлéко. Ќи-чýкне тăпăнут нă-кóл'не и тугáј бáлтаџѝита, шó-о-вóде óрто ѝма прáво д-удлýче дáл' дă-сă-кóл'ат, дáл' д-óде дéсăт мéтра óн нăпрéт. Они, бáлтăџѝјте, трéбе до:-пóчнăт кóлинто, двýјцта бăлтăџѝј. Сéтне сă-нăмéстат чéтте, áк-сă-суглáсăт еднáта чéта дă-дáа пуклóн, ќи-зăстáне шó-ј тăнчáрут нă-ó:рто, ќа:-дѝгне кăлăчкăта прáво и сѝте ќи-пумѝнат пут-тáа кăлăчка. Ако нé сáкăт дă-чѝнăт, ќи-засвѝрат óро:* **цăрвéн фустáн**, *нă-турцки* **кăрмăзѝ фустáн** *и ќи-пóчне кóлине. Пóсле кóлинто, кóј ќ-устáне, ќ-устáне, кóј ќ-ýмре, ќ-ýмре* [ПК,2(Крец),306]; ~ *адно врéме дујдéли уд-Сăлмáнọво русăлѝј и уд-дéка Амбáр Ќóј* (имиња на села во Кукушко), *кăј нáшто сéло* (информаторот е од с. Алексуво). *Дóбро áма тáм кăј-Гáлик шо бѝла рéкта, тáа бѝла нóго ширóка адá и тáмо тăпăнто чукнáли. Тѝạ рýсạлијте фăтѝли: сáмо сă-бикóл'ат и вăрват. Сè-ткá ó:рто гу-бикол'ат. Нáште кáк сă-стујáли нă-нéкуј ритчѝнка, куту висóчко-ј бѝло, глéдат, тѝạ, вѝке, ќи-сă-јскóл'ат. Рýсăлијте сè сă-дублѝжуват, сè óдăт. Тăпăнто чýкат нă-жáл: дáм, дýм, дáм, дýм, а рýсăлијте ус-кăлăчките ќи-сă-искол'ăт* [ПК,2(Ал),355]; – во микротопономастичката граѓа од овој крај често се среќава името **Рýсалицки грóбишта;** сп. **Русалѝјско Грóбе** во реонот на Старошево, Валовишко [ЈИ,М... ,184], исто така во материјалот што го запишавме од с. Крецово: ~ *ут-тáм утѝдăх нă-***Русăлѝцките грóбишта**. *Уф-Крéцăво нéма нáши* [ПК,2(Крец),307].

**руса среда** f 'име на празник – тоа е првата среда по Велигден', во црква не се служи, но сепак жените го празнуваат, т.е. не работат, бидејќи според суеверието, децата на мајките што не го служат празникот нема да бидат здрави [ТГ,63].

**Русин** adj 'нешто што ѝ припаѓа на Руса' ~ *наела се Руса, најрано да стани; [стоплила ми уода, омјасила л'аба; [и го подложила, прогима зготвила; [Русини четир зăлви, касканисали ја* (ѝ завидувале) [БД,94].

**Русин** 'м. лич. име запишано во Еницевардарско' ~ *сата к'ијај на Солун одат; Русин к'ијаа ут Солун иде; [еј Русин, Русин, Русин к'ијаа; [Русин к'ијаа мома ки мăжа, дете к'и жена* [МЕв(Р),93].

**руси рани** pl. 'кожна болест кај децата' – овој назив го сретнавме во еден текст во кој се опишува болеста, односно се укажува на народското лекување на истата: кога на детето ќе му се појават *руси рани* по кожата ги лекуваат со тоạ што ќе земат млади ореви ќе ги испечат на жар, потоа ќе ги измешат со масло и со тоа ги мажат раните; втор начин на лекување: на празникот ***Руса среда,*** пред-*Ѓурѓовден, прајасана жена* (таа што престанала да раѓа) ќе земе лајно (пр. од крава) ќе го залепи

на ѕидот и кога ќе се исуши ќе го изгорат (лајното), пепелта ќе се измеша со пресно масло и со тоа ќе се намажат раните [ТГ,126].

**Русина Дрма** top. 'место на стариот пат Стојаково – Солун' (кај *Сајдилија); **дрма** зн. 'грмушка' [ТГ,423].

**Русија** 'ж. лич. име запишано во Гевгелиско' [ТГ,114].

**Русимка** 'ж. лич. име запишано во Гевгелиско' ~ *крај Морава градинка; [крај Морава јуф градинка Русимка; [росно цвеќе бирала; [вит ми венци вијала* [ТГ,206].

**ру́ске** impf – в. **ру́пке** ~ *а́ска но́го са́кум да-си-ру́скум прӑпе́чно ле́пче* [ПК,2(Грам),98.

**руски** adj 'нешто што се однесува на Русија' ~ *прид кинисувајнето му удрих иден телј: шо права да права, да си-ј зева по ихтизалијте шејва и поскоро да са најда на Питирбург, оти он имаше нает пишин да ода на-јдно руско село* [МЕ(Р),76] – во контекстот има диј. израз што треба да се објасни: **му удрих иден телј** (= му испратив телеграма).

**рускут** m 'шум што се прави при допир на предмети (пр. метални)' ~ *– Ела Ристе у назе. [– Мајка ти е дома, не идам. [– Она си отиде ју цркви; [да си раздади за душа; [а није со тебе за гуша; [Ѕнгр, мнгр, Донке гримните; [Рускут, плускут, Донке, гримните* [БМ,124].

**русник-чорба** f – ова име на јадење го сретнавме во опис како жената се исхранува по порогајот: породилката првите дни јаде само **русник-чорба** (супа од испржени трошки леб), варен **урис** во кои има малку сол [ТГ,109]; обично жените доаѓаат да го ***обидат*** (посетат) болниот и при тоа му носат *понуда: пугача,* **чорба русник**, *калинка, миндале* (бадеми) и др. [ТГ,228].

**русни́ци** pl. 'јадење од испржени ситни кори од леб' ~ *вудничáрут имáл росни́ци и оти́шла лсицта, сă-нă-јăдéла су-руснíци и та: шо-му-остăнá си-а-нăмăчкá глáвăта и си избгá* [ВМег(Сар),316]; во Кукушко објаснувањето за нијанса се разликува: ~ *вáрно трáно ус-зáлци ут-сýх лéп, сă-пупáруват ус-шăрлáн* [ПК,2(АЌ),98]; кај Саќов, пак од Кукушко, ја среќаваме еднинската форма: **рушни́ца** (= попара од леб, вода, шеќер и растителна маст) [СК,334].

**русо́ле** impf 'врне дожд со ситни капки' – в. **руси́** [ПК,2(Грам),98].

**руспија** f 'неморална девојка (жена)', со исто значење: **путана** ...

**руф'а́ни** n 'употреба на навредливи зборови', со исто значење: **псо́вани** [MS,s,98].

**рухте** impf 'офка, стенка' ~ *фати да рухте, да ахка* [V,PM,559].

**ру́ча (и: ру́чи)** impf – освен основното значење 'јаде на пладне', глаголот **руча** развил и пошироко значење: 'јаде' (воопшто) ~ *положи́ха трапéза нá ца́рјув си́н, му докара́ ахчи́ата ма́нџите, фати́ ца́рјув си́н да ру́чи, нá горја́ни му мири́сат ма́нџите, нé сла́тки* [V,PM134]; ~ *и извади́ гри́пот пу су́хуту, пắлно бéши ри́би гулéми, стó и пéдесит и три́, да тóлко шо би́ле, нé си скина́ гри́пот. Вéли на ни́х Ис...: Ела́јте да ру́чити* [MV,K,338]; ~ *фати да прикажува на дервишинат: "динеска, џанăм дервишо, кату седнахми сос тој мој другар да ручими, јазе..."* [V,PM,91]; – со значење на 'јаде' (вопшто) се употребува и синтагмата: **руча леб** ~ *там, дека ручеха леб покрај една*

*рекичка, кривоју една суха кора кату ја тури да си накăсни аф водата, реката га зема кората на дол. И тој фати криф-куц да га тера* [V,PM,91]. Паралелно, со исто значење ('јаде'), се употребува и синтагмата: **јаде леб**, што ја констатиравме во нашите материјали, сп.: *на прóјма за пýсни кóниту у враш'úлуту да идáт и да пучúнат и л'ýд'ету да пучúнат и за идáт лéп* [MS,t,66]; исто така може да се слушне и во јазикот на Циганите. Во продолжение ќе претставиме текст што служи не само како илустрација на гл. **'руча'**, туку зборува и за односот меѓу верникот и свештеникот и тоа кога ”тонот” е “повишен”; се разбира на оригинален дијалектен израз: *”Си ми дунсел цал леб, за десит души да ручат! Не је вaја н'ива. Вaја је црква! Малце дунеси, ама сус сè срце дунеси! От ки дунесиш цал леб, Госпуд не са свал'уве да руче или да ти рече: “Аферим! Ти најгулема пугача дунисе!”* [ТГ,220].

**Ручáко** top. 'ниви покрај реката Струма' – според Ј. Иванов чл. форма од **ручáк**, а тоа од **ручи** 'бучи', сп. **ручúло** (на гајдата) [ЈИ,М...,185].

**руч'áса*** pf 'урочи' ~ *да ни гý руч'áсам* (= да не му сторам урок) [MS,s,98]; сп. **уруч'é*** [MS,s,122].

**Рýша** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско (в. **Рушка**) ~ *гуша преврзала Руша с алова шарветка* (крпа со која жените се забрадуваат); [*глава преврзала Руша с белоградска шимијка* (крпа за покривање на косата)... *којна му е дошал, мале, него си гу нема! [на којна на седло, мале, книга бела книга; [јуф книга си пише, мале; ["Руша нек се мăже, Руша нек се мăже, мале; [мен ним да ме чеке"* [ТГ,38].

**рушвéт** m 'поткуп, мито' ~ *димéк дăдéл рушвéт нă-нéкуј гулéм чувéк, дóо* (< 'да го') *тýре нă–рăбóта, ил' пă дă-му-свăрше нéкаа вáжна рăбóта* [ПК,2(Ним),265].

**рýше** impf 1. 'растура (нешто)' ~ *ричéл: “Ки-зéмиш, ки-фáтиш éдин ѓáвул, ќо:-изгóриш, уд-нéгувăта пéпăл ќо:-пустéлиш мóсто и нúкуј нé мóже дă-гу-рăстýре вéче”. Зéме, гу-зăпáле нéго, гу-изгóре. Гă-пусóле пéпăлта и-гутóво, мóсто не гу-рýше вéче нúкуј* [ПД,(Ник),166]; 2. – **(се)** ~ *Манол мајстор кула граде; [кула граде с негови браќа; [ден'е граде, вечер се руше. [Сон сонило Манол мајстор; [сон сонило, курбан сака; [таја кула курбан сака* [Б(С,ДХ),47].

**Рýшка** – ж. лич. име од Кукушко – заглавниот збор, името **Рушка** го запишавме во едно болно сеќавање на Војната (1913), за ужасите, за тоа како при бегањето некои мајки не можејќи да ги спасат двете деца едното го оставале покрај патот: ~ *и мáјките си-ј-устăвáа дéцта. Видéх, јá уд-Куцумăрлúа, тá-ј уф-Сóфја, сјáа нé-ј жéнна, другáрка ми-бúше, зá:дно учúме, гă-устăвúла мáјка-ј, нă-мóж дă-а-нóсе вúќе гáаре. Арно áма уд-Куцумăрлúа а-нóѓе кумшúкта, рéкла: тóо килúмче-ј нă-бá:пта Рýшка и мóмта нéјна-ј. Гă-зéла* [ПК,2-(Крец),296].

**рăблак** m 1. 'дел од искршен глинен сад, што сепак се користи, пр. за ставање вода за кокошките'; 2. клетва: **уф рăблак да сериш** (= да бидеш неподвижен – и основните работи да не ножеш да си ги вршиш) [ТГ,319].

**рăбóтичка*** f, dem. – в. **рáбута** 1. ~ *имáл, éт нă-прúмер, уф-нá:што сé-*

*ло ѝма дистѝна, двáјсе дýши сиру-тѝни, устăнáле уд-рáто изгóрăни ...тó чувéк им давáл месéчие... и пá áку си-нáјде нéко рăбóтичка, то нéгуво-ј* [ПД,143]; ~ *ни вéле: "Слýштă вáка, другáри, дăмéк дéца, сéга ќи-си-óјте дóма ама сáмо рăбóтичкăта ќи-си-а-фáјќте, ама нé-ви-чѝне јóк дą-сą-мéшăм тáм или вáм!" Па, нѝе нѝшто не мéшăмă, му-вéлимă* [БМег(Волк),193].

**рӑве** impf 'кога коњ или друго живот-но кине, кубе трева, пасе' ~ *"Е, вѝке вăлко, áрăнто сă-забрáуве. Ќи тă-изéдум". "Дóбро, рéкăл урá-чо, áј д-óдме пу-пăто нă-тăкá, кóј ќи-стрéтме, ќо-пѝтме дáл' сă-зăбрáуве áрăнто". Одăт. Стрé-што глéдат адѝн кóјн пáсе, рӑве кóјно сýу трéва, димéк пáсе сýу трéва* [ПК,2(Ним),265]; кај Саќов: **рӑве** 'раскинува' [СК,334].

**рӑвéсе** pf – в. **рӑвéсуве** [СК,334]; ~ *нé о-рăсмăрдуви óлăн, сјáа ќи-рă-вéсе, кóј ќо-слýше* [ПК,2(Гăр),99].

**рӑвéсин** adj 'налутен' ~ *дујдé рăвéсин* – в. **рӑвéсуве** [ПК,2(Гăр),98].

**рӑвéсуве** impf 'премногу се нервира' ~ *ги нăфрăскá* (ги изнатепа) *дéцта, уд-нѝшто рăвéсуве* [ПК,2(Гăр),98].

**рӑгýша** f, zool. 'овца со рогови' [ПК,-2(Гăр),98].

**рӑда*** impf 'плаче силно' (сп. рыда-ти) – во говорот на с. Зарово, Солун-ско гласот ы се рефлектирал во **ă**; сп.: ~ *нéкą пузąрăда* [ПСт,3С,64].

**рӑѓа** f 1. основно значење на зборот: 'жолтото што се фаќа на железо-то ако стои на влага' (првичната форма е сочувана во придавката **рӑж'даф)** [MS,s,97], в. таму; 2. fig. 'тешка болест' (душевна?) ~ *си развикнá, му паднá на кулéната, и му сă пуклунѝ на нéгу, и су гулéм глáс ричé: шо и вá на мéн?... Ти сă мóлам нѝм мă мăчи. Пóвели ва дјавóлцка рăѓа да испáдни ут чо-вéкут* [MV,K,275]; ~ *Ученѝцити му питáа на нéгу идéн пу идéн сáми: Оти нѝа нé можáми да гу извáдими? И му ричé на нѝх: Вá рăѓа су дрýго нѝшто нé и чирé да испáдни, тукý су мóлба и су пóст* [MV,K,285] – уште една потврда за нерегуларната употреба на крат-ките заменски форми: формата за неправ предмет **'му'** употребена на-место 'го': **му питáа на нéгу**; во случајот што следува јасно е дека се работи за болеста епилепсија: ~ *И он му гувóри, и вéли на нéгу: А бизвéрна рóда, дýри кóга ки бѝдам су вáс... Дунсéјти гу вáка на мéне. Да кá гу видé, скóро емéн ѓу пу-трисé на нéгу рăѓата, и паднá на зéмн'ата, си вáлкаши су пéна на ýстата* [MV,K,285].

**рӑгесăн*** adj – в. **рӑж'даф** ~ *чăнако му се напăлнил муи, околу 500. Тогај тој рекал: "И, колко души сăм отепал!". Зел от тавано една рăгесана кăлăчка и га дал на кăлăчкаро да-ј заостре* [ШК,-V(436].

**рӑжáн** m 'слама од 'рж од која зр-ната се отстранети со чукање'. Се употребува за покривање на трла и за врзување на снопје [ПК,2-(Крец),98].

**Рӑждáвица** top. 'ниви во реонот на Ливадишта, Драмско'; според Ј. Иванов од стсл. **ръжда** + топон. суфикс [ЈИ,М...,185].

**рӑж'даф** adj 'предмет (железен) врз кој се има нафатено 'рѓа ' [MS,s-,97]; ~ *Не пиј Калино тазă вода; [тази се вода не пије; [сношти е војска минало; [крвави крпи переха; [рăждаво саде мијаха* [БД,38].

**рӑждаса*** pf 'фати 'рѓа, 'рѓоса' – в. **раж'д'асува** ~ *отиде един ден на мајка и га вéли: "мале јаз са чи-них от петнајси година јунак, и*

*чуем децата да ми викат авциоли. Сега ти питам:... татко ми, мале, што занајат имаши?" Тогас мајка му си качи на тавану и му извади татковата му пушка, која беши рӑждасала* [V,PM,41] – во контекстот како дијалектна и архаична посебност се јавува употребата на сврзникот '**да**' со интенсионално–декларативно значење: **чуем децата да ми викат** (м. 'дека ми викаат').

**рӑж'и́*** impf 'кога животно испушта глас', пр. **ко́н'у рӑж'и́;** ~ *и бабата, как јади от рибата, и она стана тешка. Дојде времја, кобилата и родила мӑско тајче, и бабата родила мӑско дјате. И кату си нарастаха, штото рӑжјаши тајчинто, познаваши дјатенто, што му велеше* [V,PM,158]; ~ *един ден порӑнчја на бабата да тури на манцата зехир, да го утруи дјатенто. И как влезе нетре от портата дјатенто, фати да ражи тајчинто, вел'ајке: "да не јадеш, калеко, от манцата динеска, оти ки утрујат с зехир!"* [V,P-M,158]; сп. уште: ~ *ко́јно рӑ̀же, ку́что рӑ̀же ка́-ј л'у́то. Рӑ̀же и чуве́ко: сѐ ту́ку рӑ̀же нӑ-де́цта* [ПК,2(Грам),98]; има случаи со неоргански назализам: **рӑнж'и́** – *ха́т рӑнж'и́* [MS,s,97].

**рӑжи́ште** n ~ *ка́-ќ сӑ-ижни́е рӑ̀шта, ни́вта-ј рӑжи́ште; рӑжи́штто ќо-се́јме прӑзи́а* [ПК,2(Грам),98].

**рӑ̀жин*** adj 'нешто од 'рж ' – в. **рӑжо́в;** сп. гатанка: ~ *чети́ри тумпа́ла, два́ кӑнга́ла, цӑрве́н чукунду́р сус рӑ̀жина сла́мка* (= кола што ја влечат биволи) [ИГ,122]; в. **рӑжо́в**.

**рӑжна** pf – в. **рӑж'и́** ~ *кату отиде на морету, еднош рӑжна кон'ут, и морету са беши на две разделилу, пӑнт са отвори, и тој промина, отиде на царјут* [V,PM,237]; ~ *тогас пак рӑжна неговата кон'а, и тој сос момата промина настрешта... тогас вели на момата: "е, дивојко, моја л'уба, сега да знајш: јазе ти носем за един арапин, та не за мени"* [V,P-M,237].

**рӑжо́в*** adj 'нешто од 'рж (пр. леб, брашно, слама)' ~ *дује́ме уф-се́лто, на́што се́ло, флизе́ме, слӑ̀нцито зӑјде́, пу-те́нкӑта мра́чка, шо́ му-ви́кӑме. Флизе́ме уф-се́лто. Сӑбутна́ме уф-а́дна сла́ма, рӑ̀жова сла́ма* [ПД(Пат),172].

**рӑз (рӑз и намӑз)** m 'почитување на нормите, совесност, чесност' — сп. обичај, ритуал од свадбената ноќ: утредента, по свадбената ноќ невестата и младоженецот стануваат рано. Во *колибата* во која спиеле младенците (во гевгелискиот говор така ѝ викаат на една соба во која нема прозорец), влегува свекрвата со уште неколку жени, да го *разгледат невестинството* – капки крв на кошулата од невестата. Штом ќе се уверат во чесноста на невестата, сите излегуваат надвор и свекрвата гласно ќе извика: *"Ајарлија! Дајте блага ракија!"* Кога тоа ќе го изговори *адет е* (обичај е) да пукнат 2–3 пушки за да се објави во селото дека невестата *била сус рӑз и намӑз*, и дека *им го обелила лицето на:* свекорот, свекрвата, на родителите и на младоженецот, т.е. дека била *поштена мома* [ТГ,185] – овој обичај е на исчезнување.

**рӑзбу́кина би́шка** – fig. 'неморална жена' ~ *не́каа мо́ма ли, же́на ли, шо ше́те но́го, зна́јш пу-тӑкви́ рӑбо́ти, не́-ј думӑќи́нка* [ПК,2(Гӑр),-191]; сп. гл. **сӑ-бу́ке** (= кога свињата се оплодува).

**răзбул'увáчка** f 'opp. на здравје, на здрав живот' ~ *адна гладúа бише фатúла, жúва răзбул'увáчка* [ПК-(Гăр)].

**răзбурáве*** pf 1. 'растера, набрка' ~ *răзбурáви-ј тúи дéчкăта, нóго шăмăтá прáвăт;* 2. – **(се)** 'ми се поврати' ~ *нă-аднóч ми-сă-răзбурąвú, цре́фта си-ј-истурúх* [ПК,2(Гăр),98].

**răзвиéн** adj 'расцветан, кога пупката станала цвет' ~ *а брę-у бре, а бре – дáп нă-триндáфил'ут. Сă-стóри инă-змúја. Г-убикóли нéго. Кă-видóа у-двóрут тăкфó триндá-фел' răзвиéн, чýпите нă-тó сă-пуштúа. Ууу, кóј ут-кóј дă-гу-скúне* [ДК(Бош),141].

**răзвратин** adj 'тој што не ги почитува нормите, неморален' ~ *и Гăрцте им турúли éјн кут-чувáр, д-иј-чýве, д-иј-бráне. Ама тóо бил нéшто răзврáтин чувéк. Пучнáл пу-жéнте ди-ј-гóне тáм, ди-ј-зăкáчуве. Дур нéкаа нé-се-ј дáла ѝ сéкăл цúцкăта и жéнта умрéла з-éн-двé дéна* [ПК,2(Мор),221].

**răзгáштин** adj 'разгален, непристоен' – в. **răзгáште** ~ *нóго вé-ј răзгáштин сúно, цáнăм* [ПК,2(Гăр),99].

**răзгáште** pf, fig. 1. 'разгали (некого)' ~ *нóго сте-ј răзгăштúли дéцта, мăка ќ-úмте* [ПК,2(Гăр),99]; 2. – **(сă)** 'непристојно се однесе' ~ *тóл-кува тăкá мумитúна кá сă-răзгăш-тúла, сáмо прăврăште óчи* [ПК,-2(Гăр),183].

**răзгąлáте (сă)*** pf 'почна да зборува непристојно' ~ *ко:-éј тáа шó сă-răзгąлąтúла тóлко, чúниш нă-вáшăр дé-ј рóдна* [ПК,2(Гăр),183].

**răзгувáра (се)*** impf 'зборува' (со некого) ~ *дăнéска шéте, ýтре шéте, и сус-цáрскăта мóма се răзгувáрăт. Днéс се răзгувáрăт, ýтре се-răзгувáрăт и флúзăт уф-аднá грăдúна... си-пуприкáжвăт зă-л'убóв* [ВК,282].

**răздéне (сă)*** pf 'пред да се појави сонцето, кога ќе почне да се гледа' ~ *и óн, ни-пéт, ни-шéс, мóра д-óде ус-нúх. И трăгнýве. Арно áма на тăргúнăнто, óн зна: óти ки-сă-răздéне, нéгувите брáтę ки-вúăт нéгу гу-нéма тýка, а лáмјăта зăкóл'на и нéма дă-знá:т шó стăнá сус нéго* [ПД,(Ник),168]; ~ *вр'áм-тọ си-мúниш, а ýјкọ Дúнą гу-нéмą ш, да-сą-вăрне сąс уфцúте. Вéчąр пąдná, нóш'нọ вр'áме помúнą, а них ги н'áмą. Сą испląшúхм. Да не сą-ги-изéл вăлци? Да не сą гą нąпąднáл ýјкọ Дúјнą злú чув'áци. Утридéн штом сą-рąздéни, сн'áгọ прстáнą да вée. Тáткọ и чúчкọ ọтидóхą да ги бáрąт* [ДЧ,165]; ~ *тó: брáто сѐ слушáл гóре нă-типóлта. И сăбáјлин, кá сă-răздинúло, кá усăмне, óн сă-слéве пулéчка ут-типó:лта. Тýкă минувáли сăбáјлинта л'ýге и ги-зăмóле дă-гу нóсат нă-нéко: вóда* [ПД,(Ник),166] – во контекстот има неколку случаи на перфективен презент, несоодветен за литературниот исказ: **кá усăмне, óн сă-слéве пулéчка... и ги-зăмóле** – за односнава посебност на јужните (егејски) македонски говори ние укажавме поодамна (1988 г.).

**răздéре*** pf 'раскине' ~ *нóго дăрли-пáн дéте, сѐ răздрá; вúди, вúди кá сé-ј răздрáл, чúниш мéчки гу-дăр-пáли* [ПК,2(AЌ),99].

**răз(з)éне*** pf 'широко отвори' ~ *шо сте-ă-răзијнáли врáтта, нéл' глéјте кóлко-ј студéно* [ПК,2(Гăр),99].

**răзéнуве** impf 1. – в. **răз(з)éне**; 2. fig. 'кога некој многу зборува'...

**răзжвáкуве (сă)** impf 'продолжително жвака' [СК,334].

**răзлáгин'** adj 'нешто што е длабоко обмислено' ~ *тá răбóта е áрно*

*răзлáгна* [СК,334]; сп. гл.: **лáге** 'мисли, планира'.

**răзлагуве** impf 'добро обмислува пред да стори нешто' [СК,334].

**Răзлúвук** top. 'место каде што се разлива, истекува реката' ~ *пáмнум, кáк нé пáмнум. Лузúнта дéк ни бúа тóа сă-вúкше* **Răзлúвук.** [ПК,2(Коц),349].

**Răзлúвците** top. (pl.) ~ *Рéка úмше, úмше мăлéчка рéка, нé а знáм, мăлéчка бúше. Răзлúвук сă-вúкше, úјше вóда тáмка, па разлúувише тăкá. И Răзлúвук, Răзлúвците сă-вúкше* [ПК,2(Коц),349].

**răзлúче** pf 'распознае нешто, оддели едно од друго' ~ *откóга ќи-иј-гу рéчиш тóа, óна ќ-избéга, а ти ýбаво ќă-с-измúјш и ќă-сă-бáбниш миѓу дéцта и дă-сă-испóтиш, а áку дóјде пáк, нé ќă-мóже дă-тă-răзлúче* [ВГ(Пир),276]; ~ *тăвá, вúке-ј у гудúни, áк о-пýштиме тóо ќи-пóмне óти тáтку-мо ќи-г-убúјме. Пó-áрно, вúке, дéка-ј тáтку-мо и óн тáм... А, áс знáм тýрцки, кá чýх смăрт... нăпăлнúх óчте дă-плáчум. Глéм кăм-зáвуда сă-витрée нéкуј, áма нă-мóжум да-гу-răзлúчум шó-ј. Мă-пуштúа, áс тăрчум, óни прăпукáа, óдум кăт мáјка, óни плáчат, áс плáчум. Уддéме фăф-сéлто, сúчко изгóрно: жúтишта шо úмше субéрно* [ПК-2(Ал),258].

**răзмéша (сă)*** pf 'кога на едно место ќе се најдат различни работи' ~ *удéштем нă-пристăнúштто, из-лéгле нáдру, кó пýл'ăт... Тáм бúле вúа дéцăта шу-јăдéле. Пáк вúă ăпăшúнта и крáлцкуто дéте тáму. Сă-стурúле су-нú. Сă-răзмишúле тáму* [ДК(Ран),131].

**răзмóтуве*** impf 'прави нешто да не биде замотано, да биде одвиткано' ~ *óн знá óти ки-сă-răздéне, нéгувите бráте ки-вúăт нéгу гу-нéма тýка, а лáмјăта зăкóл'на и нéма дă-знáт шó стăнá сус нéго. А имáло пă двé кăлбúна, еднóто бúло дéне, еднóто бúло вéчăр. Еднóто сă-răзмутувáло, дрýгуто сă-зă-мутувáло. И уддéл, ги зăвăрзе тúă кăлбúнта дă-нé сă-răзмотуват* [ПД,(Ник),168].

**răзмăрсе** pf 'размота преѓа што е заплеткана ("зăмăрсена")' ~ *ми сă-зăмăрсú прéдăнто, нă-мóжум до-răзмăрсум, ќо-шýтнум гáаре* [ПК,2(Ал),141].

**răзнéсуве** impf 'носи нешто на повеќе пати' ~ *нóго си úмат алăш-верúш мóјта и твóјта снáа, сè áнџак си нóсат си-разнéсуват* [ПК,2(Мор)-19]; ~ *цéл дéн кут амáлин răзнéсуве врéјки* [ПК,2(Рош),19].

**răзрéде*** pf 'стори нешто по ред, распореди' ~ *кăжýваа уф-Кăзáнуво дујдéли, уф-сéлто, кумúте. Флизéли уф-сéлто и ги-răзридúли тáм уф-некóлко кăшти. Ама тугáј имáло сăјмéни, нéли. Е, уф-тáа кăшта дéк бил вујвóта тáм флизéл и сијмéно. Чукнýве, флéве* [ПК2(Даут),335].

**răзрăбóтăн*** adj 'нешто кое, со вложен човечки труд, е доведено да може да функционира' ~ *нúва áку нé-ј răзрăбóтăна, устáнна нé óрăна сă-вúке цéл'на* [ПД,(Ник),121].

**răзтарја** impf 'отвора' ~ *răзтарја порти момкова мајка; [снăха ти довевам, в руху куприн'ану* [БД,61].

**Răкавела** m (f) 'име изведено според именката **ракав'** ~ *та и речел: "Ајде жено, да ми ткаеш една кушул'а!" Она зиме да ткае; а шчо ќе ткае? Само един răкав ед-вај исткала и му го облекла, па отишла на орото. Măжо и седнал нејде, а она фанала да му вике: "Răкавела хој, спрути мене стој"* [ШК,V(422)].

**ра̌кичка** f 1. dem. од **рӑка** ~ *и óн пóфте бáничка... пóфте дă-зéме, áма си–збрá ра̌кичката, сă-зăс-трăми́* [ПК,2(Ним),271] (значењето на гл. **пофте** 'посака' и формата упатуваат на архаизам од стсл. гл. **хътѣти** ; во малешевските говори ја имаме запишано формата **(х) теше** 'сакаше'); 2. 'железна алка со форма на рака, прицврстена на надворешната врата, служи за повикување на домаќините (место ѕвонче)' [ПД,120] – остаток од минатото; 3. **Бугуројчина ра̌кичка** (уд хаџилăк) 'некаков сунѓер, што нема одредена форма додека не се натопи со вода, но штом ќе се натопи добива облик на рака со 5 прсти'. Со овој сунѓер бабицата ја прска и мие породилката за да се "олесни порoѓајот"– суеверие. Сунѓерот го носат аџии од Ерусалим; 4. изр.: **му-чéпкăт ра̌чките** (= има обичај да поткраднува) ~ *тóо нé о пýшти уф-ка̌шти, му чéпкат ра̌чките* [ПК,2(Гăр),130].

**ра̌ко̣вéтка** f – в. **рӑкӑвéнка** [ПК,2-(Ал),99].

**рӑкувуди́тел*** m 'тој што е одговорен, што ја организира работата' ~ *е сéга, ти́ја клăдéа тăквó внимáние лóшо, нă-мислéјне óти зăшó дă-рéчи: бил'á ќи-кýпиш, кáк мóжи бил'á дă-кýпи кóга óни-сă рӑкувуди́тели нă-цéлта дăржáва, шó сáкăт тó прáвăт* [ВЕв(Кор),304]; ~ *нáште кóга сă-би́ли уф-Ними́нци, дéду-ми е бил рӑкувуди́тăл нă-ургăнизáџјăта. Дéдо Ми́тре̣, сéтне кăжýјфше дéдо-ми: имáло нéкуј Стóјче и брáт-му нă-Гóце Дéлчуф – Милáн* [ПК,2(Ним),274].

**рӑкупи́с** m 'индивидуален начин на пишување со рака' ~ *óде, сă-бутнýве уф-аднá ка̣нца̣лáрја, да-с-ýче тáм пи́сар. Чáто шó ви́кат. Уче, пи́ше, ýче, пи́ше, нéгăвјо рӑкупи́с нă-мóж да-на̣прáве ни́куј* [ПК,2-(Ним),271]; ~ *óна̣ писмóто̣ го̣-дӑржи. Искáрува, глéда, с-чýди. "Сéа̣, ви́ка̣, áс, да̣-б'áх пиáн, н-пи́ја̣м (да̣-пиéл, бáрм), јá, пиáн ќе-кáжа̣м, на̣пишáл-са̣м-го̣. (Нéго̣ф ра̣ко̣пи́с). Кáк-са̣м-го̣ пишáл твá пи́смо̣?"* [ЛС(К)126].

**рӑкăвéнка** f 'ракатка' ~ *жи́тто шо ќо:-збéрме уф-рӑкăта дă ду-сéчуме кóга жни́јме; пóвике рӑкăвéнки ки-нăпрáвăт* **пӑлóк**, *а пóвике пăлóзи* **снóп** [ПД,(Ник),121]; кога ќе се почне со жниењето, има обичај (во Гевгелиско) првата **ракавенка** со појасот да се притегне на половината, за да не го боли крстот на жетварот додека жние. Тоа класје жетварот го носи дома и го закачува на ѕид, да стои [ТГ,336].

**рӑмбе*** impf 'работи' ~ *з-áдна пýкница рӑмбиме, зă-дрýго динáр нé устáнуве* [ПК,2(Гăр),188].

**рӑмби** impf 'порабува, шие раб, пр. на алишта' [MS,s,98]; ~ *кушýл'а рӑмба̣* [ПСт,ЗС,67], примерот е запишан во Солунско – со зачуван назализам.

**рӑмини́к** m 'нарамник'~ *кá-ќ сă-увéјш нă-гăрбо сӑчки ли, трéва ли, тó-ј рӑмини́к; дујнцéх áјн рӑмини́к сӑчки* (= суви гранки) *зă-пéчне лéп* [ПК-,2(Грам),99].

**рӑмник** m 'рамно место, поле' ~ *ка сă-утвури ајн рӑмник прăднаска, дă-те-ј мирак д-ојш* [ПК,2-(Гăр),99].

**рӑмп** m 'опшиен крај на некаква материја, пр. на облека, исто така: ивица каде што се зашиени два дела од некоја материја, односно од облека' [MS,s,98]; ~ *пáра̣м рӑмбуви ут пурӑмбинуту* [ПСтЗС,67].

**рӑмӑн** m, bot. Matricatia chamomilla 'вид полско цвеќе, вртипоп'

[ДК(Лип),104]; при анкетирањето во Гевгелиско со исто значење запишавме: **рӑмо́јн** – сп.: на породилката првите денови ѝ даваат да пие чај од **рӑмојн,** за да се исчисти [ТГ,106].

**рӑне́т'** adj 'повреден од оружје, било со стрелба, било со удар' ~ *су-тó буздугáнут мăнýве, удúра. Тóгăј му-сичéл нéкуа глáва. Лáмјăта имáла дéвит глáви. Рăнéта, та избигáла, ăбóлкуту нă-мужúла дă-гу-јáде* [ВВ (Крон),311]; ~ – *Раду ле, Радо јубава; [не пеј си песна л'убовна; [тук пеј си песна жаловна; [твој-то момче се рани ; [на врв на Кајмакчелана; [– Војници, млади зговорни; [дали је луто рането* [БМ,81]; ~ *Мицивата мајка, Мици го жалаше; [Мици го жалаше, Мици го плакаше. [– Стани Мици, стани, мајка да те виде; [мајка да те виде, каде си рането* [БМ,67]; ~ *мóмите му-рéкле: "Амăн, брáте, бéгăј уттýка, тýкă-ј лáмјăта, си дујдé, му-удрúле глáви ăднú, јáа рăнéта, ăку стáне, ќи-тă-изéде"* [ВВ(Крон)312]; – во контекстите имаме употреба на кратката зам. форма за неправ предмет за м. род **'му'**, наместо формата за ж. род **'ѝ'**: **му-сичéл нéкуа глáва. Лáмјăта имáла дéвит глáви**... (за неправилната употреба на зам. форми в. во граматичкиот дел).

**рӑни́к** m 1.'свиња што не е за приплод, штроена' ~ *óш мáлко ќ–оо зăкóл'ме рăнúко*; 2. fig. за 'дебел човек' ~ *кá сé-ј чинúл алúс рăнúк* [ПК,2(Гăр),99]; во Мут: **рӑно́к;** кај Саќов: **рӑнни́к** [СК,334].

**рӑ́нка** (и: **рӑка**) f 1. 'горен екстремитет од човечкото тело' (со неа се фаќа, се удира и сл.) ~ *га гл'éнда, д'ăт'ąнту и з'éлу иднá кнúга на ранкáта, п'ăј* [MS,t,81]; ~ *попот гу не уставиши. Тој не послуша на татко му, туку зема един бардак на ранката му, та и учел на чешмата за вода* [V,PM,225] – во текстот прават впечаток две посебности; прво: глаголот и зам. форма се одделени со негацијата: **гу не уставиши** (место 'не гу уставиши'); второ: преддлогот **'на'** се јавувава **во функција на предлогот** 'во': **зема един бардак на ранката му** (место 'во ранката му'); ~ *и он одговори: "котра има наврăх неа милос и л'убоф, она е похарна на земјата". Тогај го зева нас дјун'а ѓузели от рăнката, го изваѓа вунка на сухо* [V,PM,162] – освен предлогот **'на'**, и предлогот **'од'** се јавува со проширена употреба, во случајот го заменува предлогот 'за': **го зева нас дјун'а ѓузели от рӑнката;** втора специфичност присутна во текстот е употребата на зам. форма **котри,** што претставува архаизам, непознат во другите дијалекти (сп. во рускиот јазик); ~ *и гу фáти за ранкáта и гу клáди н'éтр'ą у бакал'éту и гу пукрú ас иднó вр'ăтиш'ти* [MS,t,68]; ~ *лам'áта гу змáч'ка у ранкáта кáминут и стáна кумáч'анта* [MS,t,75] – во примерите големата носовка М. Малецки ја предава со **'а'**: **ранкáта** (регуларна замена е **'ă'**), бидејќи неакцентираното **'а'** и неакцентираното **'ă'**, реално имаат блиска, односно иста реализација; 2. 'одредена работа што се врши во еден период, пр. при собирање на тутун има: **пӑрва, фто́ра рӑка**...' ~ *и как за усăхни с'éтн'ą гу звá-ж'дами ут стр'ąхáта, гу закáш-тами на бинáта и т'ут'ýн'у на п'éт', на шéс рăнц'ą сă дубúра* [MS,s,95]; 3. 'дланка со собрани прсти, шепа' ~ *нă-трéтјут дéн му*

*уста́ва иднӑ-кӑрпа вӑрза́на у-ба́смите унӑтре. –"Жéно ма, вóјден иднӑ-кӑрпа устӑвúла вӑрза́на у-басмите", му-вéле. И ӑ-зéвӑт кӑрпӑта ӑ-утвуру́вӑт. Шо ќи-вúӑт унӑтре у-кӑрпӑта: идну-ца́м па́рче, иднӑ-рӑка пéсук, иднӑ-лузúнка па́рче, иднӑ-цӑрна кӑрпа* [ДК(Ран). 134]; 4. изр.: **ни-н-да́ва рӑнка да рич'éми** (= ни недостасува волја да го сториме тоа) ~ *идúну икимџ'úја му вилú: "бóлкит'а ни ка́цат, амá на на́м ни-н-да́ва рӑнка да рич'éми, ч'а ни ка́цат ... и такá ни гла́дни за уста́ними!"* [MS,t,42]; **дӑ-зéме уд-рӑка** (тестото) (= да кисне) [ПД-,118]; **уф-рӑцуто о-дӑржум** (= *му-пра́м ихтиба́р*, т.е. 'му правам чест') [ПД,137]; исто: **нӑ-рӑце гу-дӑрже** (= го почитува, му овозможува многу работи) ~ *ка-сиднá дéтто уф-нéговију а́н, и нӑ-анџúјата нӑприднá ра́ботта. Ако рéче на-дéтто пéт грóша - да́ва дéсет грóша. Анџúјата гу-глéде нóго, нӑ-рӑце гу-дӑрже* [ВК,282]; сп. уште: **нӑ-рӑце гу-дúгат** ~ *óдӑт уф-ца́рскио двóр, нéмӑ мéсто дéк до:-кла́:т дóктуро, нӑ-рӑце гу-дúгӑт гóре. Он тóлко дóкторе исклáл, тӑ са: то: дóктур ка́ мужéл дӑ-сӑ-на́јде лéк зӑ-нéгувуто дéте, ќо:-нӑгра́де нóго* [ПД,149]; **úма широ́ка рӑка** (= има големи можности) ~ *игрӑја́ки, то: сирума́шкуто дéте ма:на́л ка́мӑн, нӑ-ца́рско: сúн му-скӑпа́л гла́вӑта. Ца́ро, нéли кути ца́р úма широ́ка рӑка, пувла́дуве и сӑ-мúсле ка́к до:-ка́зне дéтто* [ПД,154]; **да ти клам аф рӑката ми** (= да сторам да зависиш од мене) ~ *тогас Мајдон му вели на протудраку: "еј море, протудраку де! Јазика от кога са мӑчах да ти клам аф рӑката ми! Јазе сам Мајдон, што сакаши да ми испечиш на ражен"* [V,PM, 76]; со блиско значење: **ќи-ми-па́дне на рӑцто** (= ќе дочекам кога ќе зависи од мене) ~ *ка́-ќ устӑрée ќи-ми-па́дне на-рӑцто; ќ-уста́не а́ска до:-глéдум, до:-ул'у́дувум* [ПК,2(Гӑр)201]; или: **клӑце нӑ рӑци** (= завладеа) ~ *Турцијӑ, коа а клӑде нӑ рӑци Мӑкидонијӑ, зајдну су друјзте земји нӑоколу и удбра нај плодородните земји ут кӑурјту* [МЕв(Р),84]; **белким ја клавам на рӑнка** (= се надевам дека ќе ја совладам) ~ *таја самовила ката година изјавала и издавила по еден от тиа дванајсите синови... Сетни нај-малкиот син сакаши да поди на воденицата, но татко му и рекла: "Синко постој мӑра да пода јаз, белким ја клавам на рӑнка самовилата!"* [V,PM, 277] – уште еден случај за несоодветна конгруенција: субјектот во машки, а предикатот (л-фор.) во женски род: *но татко му и рекла;* **му-флизé уф-рӑцто** (= го дочека, го направи зависен) [ПК,2(Гӑр)178]; или: **ми-дóе нӑ-рӑкӑта** (= го фатив) [ДК,106]; **бис рӑци устӑна́х** (= се преморив од работа) ~ *ут-кóпӑнто бис-рӑци устӑна́х га́аре* [ПК,2(Гӑр),154]; **рӑка крина: а.** 'се обиде да удри некого'; ***б. Госпуд уд нас рӑка крина*** (= кога добрината на Господа не ни е наклонета) ~ *пред Св. Димитрија пак за службинта вичера што вичера са правише, ваден толко не прават ни за две-три свадби!... Ама тоги и Госпуд друг више, давише, имише бирикет... Ка са уставија тија адете и Госпуд уд нас рӑка крина* [ТГ207]; со блиско значење : **дигна́х рӑци** (= се откажав од нешто, изгубив надеж) [ПК,2-(148)]; **неје тоја уф наша рӑка** (= не зависи од нас) ~ *домаќинот благословува: "Куту нас ка на ми-*

*лува Госпут .... вредин е он и ки даде на сите братја"*. Гостите му одговараат: *"Ка е арно така Господ нека даде!"* Другите: *"Не је тоја уф наша рӑка. Госпуд знаје, и дека трабуве он даве"* [ТГ,306]; **уф ваши рӑци душта си ја давум** (= така верникот ја моли Света Богородица и ангелите да го чуваат) – сп.: пред спиење верникот се крсти, прави метанија и се моли со овие зборови: *"Свита Бугуројцо и Свита Нидел'о, на помош да ми бидиш, уд лоши работи да на чувиш! Свита Бугуројцо и Свита Варваро, на вас ви са мол'ум, уф ваши рӑци душта си ја давум, на вас тислим си ја чинувум..."* [ТГ-306]; сп. уште: **з'е́ват рӑнка** (= се поздравуваат) ~ "*...е́зми си и ту́с синду́ч'ạ, нӑтр'ạ ти сӑ си́ч'кат'ạ парӑ!" и з'е́ д'ӑт'ạнту рӑнка ут афиндико́ту, сӑ ба́кнаха и зл'а́зуха вӑнка* [MS,t,85]; ~ *и си з'е́ват рӑнка ... ут пе́т' даки́ка с'е́тн'ạ трӑгна пампо́р'ут* [MSt,84]; **ки му гу да́дат уф рӑцити** (= некому ќе му биде овозможено да има полна власт врз одредена личност) ~ *и ки му присўдат за умре́ни, и ки му гу да́дат на не́гу на Чифу́тити уф рӑцити, и ки му си бу́јат пе́за* [MV,K,285]; **биз рӑци** (= кога нешто се прави неспретно, пр. ако му паднало нешто од рака) [ПК(Гӑр)]; **биз рӑка фатено** (= нешто ново и убаво) ~ *да му кажиш на твој сина: "... на морету нетри, што има гимии, риби, пилца и други работи, да ги чини едно кадро и да ги избери нетри аф мигдало! И ошти да ми чини един таким дрехи, кату биз рӑка фатени!"* [V,PM,89]; **писмо от рӑката ти** (= писмо што сам си го пишувал) ~ *и́ди да му ка́жиш на ца́рјут:... да ти да́ди едно́ пи́смо за онова́ ца́р... И то́јнака оти́де на ца́рјут, му ве́ли: "ца́рју ... да ми да́јш едно́ пи́смо от рӑката ти, да му зака́рам на́ онова́ ца́р, што га пове́ли она́ја зе́мја!"* [V,PM,121]; ~ *на ти и едно писмо от мојта рӑка, да гу дадеш на царјувата керка, сама да гу пеј! Писмото така велиси: "царјува керка, харна дивојка, моја л'убоф! Тинака да знаиш, оти јазе не сам магарешка глава, туку сум јунак харин..."* [V,PM,90] – во текстот вокативната форма е заменета со номинативна: **царјува керка, харна дивојка!**, што зборува дека во овие говори се губат и задните траги од некогашната деклинација; **рӑци сти́скум** (= под силен стрес сум); со исто значење: **прӑсти кӑршум)** ~ *та́м и́мӑх ба́ба, ќо:-но́сӑхне, та́тко ус-ни́х, ус-Го́цė Де́лчуф о́јше. Та́тко па́ ќи ре́че: "Ајде Сла́во, ти сја́а ќи-до́јш ус-на́ска". Ас рӑци сти́скум, ме-ј-стра́х. Дибе́јќи, дибе́јќи ќ-о:-но́сме па́ нӑ Кӑли́нуво* [ВК(Мал),-289]; **кл'у́ч'увéту на рӑнка́та** (= кога нешто, пр. куќа, дефинитивно е готова и се предава на сопственикот) ~ *у тиме́л'у да ја фа́ти ш'и́ч'ко да бити́са, кл'у́ч'уве́ту на рӑнка́та да ги парадо́са и кла́ди* [MS,t,19]; **са-фати́те на-рӑкӑта** (= се фативте во стапица) ~ *три́ пӑти гу-удри́ја то́ друга́рин-ми. И то́гӑј друга́рин-ми му-риче́: "Бре́, гуспо́дине, му-ве́ле, а́ку са́кӑш уби́-ме, а не ма-те́пајте". Еве ти, гуспо́дине, шо́ стану́ва, ет-уд-ви́ја бе́гмӑ. "Ми се́га са-фати́те на-рӑкӑта", ми-ве́ле* [БМег,(Волк),192]; **ку́си му-сӑ-рӑцто** (= тоа што сака не може да го реализира) [ПК,2-(150)]; **си-измија́ рӑцто** (= *нӑ-дру́к вина́та а-фӑрли́)* [ПД,137]; **дӑ-сӑ-прӑкрӑстум ус-две́те рӑци** (= крајно

сум изненаден, просто не ми се верува) [ПК,2(Гӑр)161]; **дӑ-т сӑ-пузла́тни рӑ́цто** (= изразува благодарност за сторена услуга, во случајот со раце) [ПК,2(Гӑр),161] ~ *на̣ Ацо зӑбуле́кӑро пузла́тни дӑ му-сӑ-рӑ́цто, шо-у́бувo ми-ј-нӑпрӑви́ зӑ́јпто, си-ја́дум кут ус-мо́ј зӑ́бе, ич не́мум мӑ́ка* [ПК,2(Гӑр)189]; **прӑс рӑ́ка ме́-ј** (= не ми одговара, не ми е згодно) ~ *нӑ-мо́ж дӑ-т свӑ́ршум, прӑс рӑ́ка ме́-ј* [ПК,2-(Гӑр),189]; **пӑ́лни о́чи, пра́зни рӑ́це** ~ *та̣ка́-ј уф-живо́то, но́го пӑ́ти чуве́к уста́нуве пӑ́лни о́чи, пра́зни рӑ́це. Но́го-ше́јве ни-с-аре́сат, а́ма нӑ-мо́жме дӑ-ј-ку́пме* [ПК,2(Гӑр)-190]; **рӑ́цто не́-т-сӑ уф-гӑ́зо** ~ *шо́ сто́јш дӑ-т-те́пӑт, у́дри и ти́, рӑ́цто не́-т-сӑ уф-гӑ́зо* [ПК,2(Гӑр)-191]; клетви: **рӑци и нози да ти са фатат** (= да даде Господ да се парализираш) [ТГ320]; со исто значење: **да ти се исушат и рӑци и нози** [ТГ,320]; сп. послов. израз: **чо́ику са́мо су инӑ-рӑ́ка прӑс сӑ-наси́тфа** (= апетитот на човекот кон богатство се завршува со една рака земја, што му се става на гробот) [ДК(Емб),107] ~ *на́шле ни́куј ко́ска, ӑ-зе́ле, ӑ-пу́л'ӑт сӑ́ти. –"Ут-шо́-е ва́ ко́ска?" Му-кла́вӑт идно́ – не́-сӑ си́те нӑ-ва́гӑта, кла́вӑт дру́го – не́ сӑ си́те... Ути́шӑл ни́куј ста́р чо́ек... нӑ во́ му-тикна́ло. Зе́ва иднӑ-рӑ́ка прӑ́с* (земја) *му-ӑ-фӑрл'а узго́ра – ста́на. Чо́ику са́мо су-и́нӑ рӑ́ка прӑ́с сӑ-нӑси́тва* [ДК (Емб),151].

**Рӑ́нка*** – прекар ~ *е-ее, ој Рӑ́нката дӑ-ти-да́а не́што... ни́што не́ да́ве то́о* [ПК,2(Гӑр),195].

**рӑнка́вница** f 'направа од кожа или од волна со која се заштитува раката (дланката) кога е студено' [MS,s95]; ~ *рӑнка̣ви́ца̣ са̣ но́си зи́ми* [ПСт,ЗС,67].

**рӑнка́ф*** m 'дел од облеката со кој се покрива раката – ракав' ~ *да ти ш'ту стӑ́пна до́л на дво́ру ди́рата за уста́ни да пу ди́рата за т'а̣ фа́т'ат; и катра́н'у сӑ нал'а̣пи́ на ранка́в'у на палто́му* [MS,t,22]; ~ *ми са̣ урва́ рӑнка́ву* (= ми се скина ракавот) [ПСт,ЗС,67]; и: **рӑка́ф**.

**рӑнки** pl. 'две дупчиња на носот низ кои се излачува секрет, и низ кои се диши, ноздри' [ПК,2(Гӑр),99].

**рӑнч'и́ца** (и: **рӑчица**) f 1. 'рачка на предмети за домашни потреби', пр. кај **ч'акрӑк-ут** (= направа за предење волна) [MSs,95]; односно дршка на садови: ~ *тогас дјун'а–ѓузели му вели: "да флезиш аф морету, има четирисји кубили, да земиш един казан сос девет рачицки, да ги цӑркаш кубилите, да са кӑпи царјут аф онова мл'аку"* [V,PM124]; ~ *тога́с и то́јнака ги фати, му искина́ по едно́ вла́кно от па́шка и по едно́ од шиа́та, влакна́та ги вӑрза́ на́ прӑсти́те му и тури́ со́с де́вет рачи́цки казано, и куби́лите са чини́ха кро́тки кату о́фци, и то́и ги исцӑрка́л* (= ги измолзал) [V,PM, 124]; 2. 'рачка на плуг' (**дрӑ́шка̣ на̣ ра́лту**) [MS,s,95]; во Кукушко: ~ *ус-н'а́а сӑ-дӑ́рже ра́лто. Она-ј сте́гнина уз-баски́ј* [ПК,2(Грам),237]; в. **рӑ́чка**.

**рӑнч'улка** f, dem. 'рачка на мала направа, пр. на воденичка за мелење кафе' [MS,s,95].

**рӑсе́чуве** impf 'реже со нешто остро, пр. со нож' [СК,334].

**рӑскӑва́т** m 'незакостена коска, 'рскавица' [ПК,2(Драг),99]; сп. **рӑцкуви́ца**.

**рӑскӑ́рше (сӑ)** pf 'се изгуби компактноста' ~ *ко́га сӑ-измӑ́лзе, сӑ-исце́дуве и по́сле, ко́га е о́ште то́пло, сӑ-туру́вӑ си́рише и сӑ-*

*туру́вӑ нӑ-то́пло ме́сто дӑ-сӑ-фа́те, и по́сле сӑ-туру́ве уф-цӑди́лкӑта, сӑ-рӑстре́сувӑ не́колко пӑ̀ти, дӑ-мо́же дӑ-сӑ-рӑскӑ̀рше уфнӑ̀тре, дӑ сӑ-исце́де во́да шо и́ма* [ПД(Ник),156].

**рӑсме́ве** impf 'предизвикува смеа' [СК,334]

**рӑспа́сна куби́ла** f 'жена со неморално поведение'~ *ка́-ј зӑбудина́ла куту рӑспа́сна куби́ла* [ПК,2(Крец)-,99]; сп.: кобилата кога се оплодува се вика дека **сӑ-па́се**.

**рӑспа́суве (сӑ)** impf 'се оплодува'– в. **рӑспа́сна куби́ла;** според Саќов освен кобилата **сӑ-па́се** и кравата [СК,334], но според нашите сознанија само кобилата 'се пасе', додека кравата **сӑ-во́де**.

**рӑспа́трин** adj 'човек (маса, стол) со криви нозе' ~ *ма́ста но́го-ј рӑспа́трина, са́ке дӑ-сӑ прӑзӑко́ве ма́лце* [ПК,2(Гӑр),99].

**рӑспо́рин** adj 'она што било сошиено се стори на делови, т.е. се оддели едно од друго' ~ *пӑпу́ко ме́-ј рӑспо́рин,* и: *пạпу́цта ме́-ј рӑспо́рна* (= кондурата ми е раскината) [ПК,2(Гӑр),95].

**рӑспрӑ̀снуве** impf 'растура нешто на сите страни' ~ *та: сӑ-ви́кӑ пујра́. Прӑку-не́ӑ, о́ти-ј те́сна, во́:та си́лно уди́ре нӑ-ча́рго. Нӑ-пујра́та сӑ-туру́ве е́дно дӑ̀рво шо́ сӑ-ви́ке сӑва́к. То́: гӑ-зӑпи́ре во́:та, не́ гӑ-зӑпи́ре, не́го гӑ-рӑспрӑ̀снуве дӑ не́ уди́ре нӑ-ча́рго* [ПД(Ник),171].

**рӑспу́ке (сӑ)*** pf 'се отвори цвет, расцвета' ~ *кӑрӑнфи́л'ут сӑ-рӑспука́* [СК,334]; ~ *тре́ва, ка́-ј мла́да гạ-ви́кат ма́чиц, гӑ-бе́рӑт зӑ-зе́ле. Ка́-ќ пура́сне, пу́ште висо́ки рӑ̀чки, нӑ-вӑ̀ро да́ве пу́пки, сӑ-рӑспу́кӑт, цӑ̀фтӑт кут-афио́н. Не́куј гӑ-ви́кӑт* **бў̀лка, ни́ạ пў̀пуниц** [ПК,2-(Грам),92].

**рӑспу́кне** pf 'скрши нешто' ~ *ни́м тӑка́, ќа:-рӑспу́книш лубуни́цта* [ПК,2(Крец),99].

**рӑспу́куве** impf 1. 'кога пупката се отвора, цвета' ~ *трӑда́фуло фӑти́л дạ-рӑспу́куве, ај-го цӑрвина́ваі;* 2. 'кога со притисок се отвора рана за да истече гнојта' ~ *но́гọ бọл'а́ви си-и́мạх, и ут-ушӣнạтạ, и ут -то́пкит* (крајниците) *уф-гу́шạтạ. Ле́л'ạ Ги́нạ кине́ш ми-ги сạс пӑ̀рстит, рạспу́кува́ше-гу гно́јо* [ДЧ,159]; 3. 'кога некој многу се нервира' ~ *то́о де́тто ва́адин це́л де́н мӑ-рӑспу́куве* [ПК,2(Крец),99].

**рӑспӑ̀ртӑле́се*** pf 'раскине нешто, го направи на **пӑ̀рта́ле'** (сп. **пӑ̀рта́л** 'крпче') ~ *ка́ пучна́л дӑ-пла́че ѓа́вулчто, пугл'ӑдна́л нӑ-го́ре и гу-ви́де то́: бра́т-му сӑс-иска́рӑнте о́чи. "Ми ја́с, риче́л, не́ кӑжа́х, а то́: кӑжа́". И по́сле гу-иска́рӑт утта́м, гу-сле́зӑт, гу-рӑспӑ̀ртӑле́сӑт ѓа́вул'то* [ПД,(Ник),167].

**рӑстӑ̀ркале (сạ)*** pf 'се придвижи со тркалање' ~ *си́н-му нӑ-Птру́ш и та: Пе́на нӑ–Про́јче и о́на ут–кӑ̀де на́с, уткӑ̀де сва́тут Гро́зде ни́куј. Е, на́:м, шо́, фа́јќӑт, му уттигна́ле иднӑ-фо́ртума, а-уттигна́ле зӑ-дӑне́-вӑ̀рвӑт. И та: Мӑру́шка да́м у-та́: фо́ртумта, сӑ рӑскӑра́ле, сӑрӑстӑркӑл'а́ле, сӑ рӑзбури́ле* [ВМег-(Цӑр),320].

**рӑстӑ̀рте (се)*** pf 'се здебели многу, особено во задниот дел' ~ *ка́ се́-ј рӑстӑрти́л, ут-си́те стра́ни ме́сишта му-ви́сат* [ПК,2(Гӑр),99].

**рӑсципо́рка** f 'пукнатина' – в. рӑсципул'ка [СК,335].

**рӑсципу́л'ка** f 'тесен меѓупростор, пукнатина' [ПК,2(Гӑр),99].

**рӑсчика́руве (сӑ)** impf'си ги раширува нозете' [СК,335].

**ръсчикóрин** adj 'кога некој стои со раширени нозе' ~ *кá стóји тъкá ръсчикóрин?* [ПК,2(Ал),99].

**ръсфърлен*** adj, opp. на 'подреден' ~ *полјто и планијнте така съ ръсфърлени спроти Постол шо гу прават ногу тифиричлија и лично место. От Постол чувек гу пулја съто поле су зилинилото му, су съта му села и куриjи изридени като бели и църни бамки уф стредин на чудбина гулемата зилена рамнина* [РЕв(Р),71].

**ръцке** impf 'се прави шум, крцка' ~ *уф-лéбо нéшто ми-ръцке* [ПК,2-(АЌ),99].

**ръцкувúца*** f 'млада, неокостена коска' ~ *е тáа кóскъта* (покажува на адамовото јаболко), *нéко: врéме устанáло: кáк жé:нта гу-излъжáла , змúата а-гълтнáл мъжо и тýк тъкá ръцкувúцта шо: нъпрáвъна, тó: гу-гълтáл, ду-тýк кá дујдéл дó: пл'ý: нъ-мужéл; нъ-мъјшто úма, нъ жé:нте нéма* [ПК,2(Грам),237]; в. **ръскъвáт**.

**ръчúна** f, bot., Ricinus communis – в. **рачинóво** [СК,335].

**ръчица** f, dem. од **ръка** – в. **ръкичка** ~ *девер снъха водеше; [за ръчица десница; [снъха са назад врашташе; [на девер са молеше: [– Oj деверје братко л'о; [попусни ми ръчица; [назад да се обрнам; [на мајка да порачам: [Мале ој мале милинка; [оставјам ти, оставјам ; [до два сръка босилек* [Б(С,ДХ),27].

**ръчка** f 1. 'испуштен дел од некој предмет, погоден за држење' ~ *нъ-тó: сýкат, уд-дъска-ј нъпрáвъно. Има ръчка до:-фáштат, дървъна ръчка* (објаснување за називот **крък**) [ПД,(Ник),120]; 2. 'испуштен дел од некаков сад (во вид на полукруг), служи за фаќање и држење' – сп. **мъштърбá**: *'съд зъпú:не вóда, мóж дъ-бúде уд бáкър, алмúн ус ръчка'* [ПД,(Ник)120]; ~ *чóику ръдóсен си-гу-зéл гърнито и тръгнáл нъ-път зъ-дóма. Ама пъту бил плънúнцки и дилéку и пустáнъл. И нáшъл нъ-пъту идну-стáп. Гу-зéл стáпу и гу-нáвръл нъ-ръчкъта и гу-прифърл'ъл прику-рáмо* [ДК-(Рак),152]; 3. 'стебленце на кое се крепи цветот' ~ *трéва, кá-ј млáда га-вúкат мáчиц, гъ-бéрът зъ-зéле. Кá-ќ пурáсне, пýште висóки ръчки, нъ-въро дáве пýпки, съ-ръспýкът, цъфтът кут-афиóн. Нéкуј гъ-вúкът* **бýлка**, *нúа* **пýпуниц** [ПК2(Грам),92]; в. **ранчúца**.

**ръчóк** m 1. 'јадење што се консумира на пладне' ~ *сéтне кá ќ-уддéла бá:пта да:-искáре крáвъта, тáа сѐ ќи-исчúсте. Кá-ќ дóјде бá:пта сѐ исчúстино бúло, сѐ тъкá: ќи-правúла ръчóк, ќи-ј чистúла* [ПК,2(Пл)260]; ~ *гу кáниа Ученúците, ём вéлеа на нéго: Дидáскале јáди. Пак óн рéкал на нúх: Јáс úмам јадéни, шо вúи нé гу знáити. Вéлеа Ученúците миѓу них: Дáли му нусúл нéкој рочóк на нéго?* [MV,K,258]; ~ *кажáјти на калисувáните: éто ручóкут азър гу готфúх; данáците и ранéтити курбáни съти съ азър; елáјте на сфáдбата* [MV,K,270]– мешањето на формите **рочóк** и **ручóк** (во последните два контекста) е резултат на неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали (во случајот 'о' и 'у') на што се должат и појавите **редукција и обратна редукција**; ~ *пръвúа ручóк, сиднáа, пуручáа, му-вúка: ај, ричé, вó пóрциито зéви-го дъ-му-нóсиш нъ-тó шó нáј-ми-ј-мúло. Гáздъта му-вúка, знáчи нъ-жéнта-му дъ-му-нóси* [ВЕв(Кор),304] – во контекстот забележлива е поинаква

линеаризација отколку во македонскиот стандард, имено партикулата за суперлатив и придавката што се степенува се одделени со кратката зам. форма и формата на помошниот глагол: *дӑ муно́сиш нӑ-то́ шо́* **на́ј-ми-ј-ми́ло**; 2. 'време на пладнина, кога се руча' – зборот **рӑчок** ќе го илустрираме со мал исечок од сеќавањата на информаторот врзани со бегството на кукушаните од родната грутка (1913): ~ *на̣-де́нта ста̣на́ме, адно се́ло и́мше Грӑма́дна, та́м. И нӑро́т збе́рин, ко́ј ус-ко́ли, ко́ј тӑка́, мо́же и́мше ил'а́да ли, две́ ил'а́ди ду́ши: же́ни, де́ца. Адно вре́ме еди́н висо́к чуве́к тӑка́, една́ интери́а, дула́ма и ви́кихме, и то́о чуве́ко извика́: "Бига́јте, бре́, ви́ке, Гӑрците о-зима́ли Ку́куш, о-го́рат". И то̤о наро́до ја́ тӑка́ стана́. Кулу* **рӑчо́к** *зима́а вујска́ дӑ-вӑрве па́к* [ПК,2(Коц),352]; ~ *и тја́нака га закла́, га готви́, га кладе́ не́три а́ф дола́пју. Ни́а, от скол'у́то ка́к дојдо́хми за ручо́к, пра́ве оти́дохми а́ф дола́пју. Ја́зе ја́дох глава́та от кокошта́* [V,PM,130]; ~ *уф Шикирли́а* (име на село во Кукушко) *нӑ-мужѐх да-ви́дум на́ш чуве́к. Кӑштте виде́ме, а́ма на́ш чуве́к не́ зна́м, не́ виде́ме. Ни́а утиде́ме та́м, виде́ме, а́јде за-рӑчо́к сӑ-вӑрна́ме* [ПК,2(Шек),277]; 3. изр.: **два рачока не са карат** – сп.: кога е празник околу 3 часот попладне се става *софра да са руче*. Ако некој гост дојде подоцна, тој обично кажува дека веќе ручал, но сепак домаќините го нудат зборувајќи: *"Ако де, два рачока не са карат уф меут! Л'уѓе да са па да са карат, ама рачоци – не!"* [ТГ,221]; **рачок да зафатат** (= да почнат да јадат) ~ *рибник да ја прават, рибник ми јангулник; [рибник направиле, на софра гу кладеле; [сите седат на софра, Јана си ја чекат; [Јана да си дојде, рачок да зафатат* [ТГ,329].

**рӑш'*** f, bot. Secale cereale 1. 'житно растение со ситни зрна' ~ *за фӑрли́ш' с'ӑм'а̣ на ина́ л'а́ха и́ти пш'ини́ца, и́ти ич'уме́н, и́ти рӑш'* [MS,t,..]; ~ *ко̣га́ за̣-те́би, Ма́гдо̣, до́јда̣хми, [приз-де́ва̣т го́ри, Ма́гдо̣, зиле́ни; [прис-о́са̣м јо́ди, Ма́гдо̣ студе́ни; [ви́шни чур'а́ши, Ма́гдо̣, цӑфтја̣, [зиле́ни рӑжи, Ма́гдо̣, рис'а́ја* [ЛС(К),134] – во контекстот прави впечаток множинската форма **рӑжи (зиле́ни)**; ~ *мрафките фатиха едни да носат ичмено, други чиницата, едни рӑшта, други мисиро и така на един вечир гу чинили зӑрно по зӑрно* [V,PM97]; ~ *раш'та́ ја ч'у́ками на враш'и́лугу сӑс ко́пани и з'евами л'ӑбут и ражани́ната уста́нува на ни́вата* [MS,t,67]; ~ *ми шо́ рӑбо́тӑхме: се́ехме се́дби, тит'у:не, бу́ба. Се́дбӑта зна́чи тӑва́ сии́дбата шо́-ј, шо́-сӑ-жнии, шо́ сӑ-вӑрше: чини́ца, рӑш, ичме́н, уве́с* [ВК(Шт)289]; 2. 'нива на која има посадено 'рж' ~ *Де́до Ми́тре, се́тне кӑжу́јфше де́до-ми: има́ло не́куј Сто́јче и бра́т-му нӑ-Го́це Де́лчуф – Мила́н. Они сӑ-би́ли уф–не́ка: на́ша ни́ва, уф-не́ка: рӑш* [ПК,2(Ним),274].

**рӑше́нуве** impf 'развеселува' – в. **рашене** ~ *о́н ка́-ќ фле́зе си́те нӑрӑше́нуве* [ПК,2(Гӑр),99].

**рӑши́рва** impf 'прави нешто да биде распослано' – в. **рашири** ~ *же́нӑта ќи-ми-ро́де де́те и ја́с ќи-му-ре́чам "Ел у-та́те!" Ко́га гу ре́кӑл то́ "е́л у-та́те!" зӑбура́вӑл сирума́у де́ка нӑ-пле́штте но́се гӑрне, и-рӑши́рва рӑците и ста́пу су-сѐ па́днӑл, сӑ-искӑршѝл, сӑ-истури́ла и бини́цӑта* [ДК(Деб),152].

**рӑшита́р** m – в. **рӑшита́рка** ~ *шки́тник* [ПК,2(Гр̆р),18].

**рӑшита́рка** f 'жена што не седи дома, што шета по куќите' [ПК,2 (АЌ),99].

**рӑ́шник*** m – в. **рӑ́шн'ица** ~ *"е, ричѐл, ќи-засви́рум, а́ма ту́ри, ричѐл, дѐцта уф-ади́н куфчѐк, да́ј им пуа́јн нош уф-рӑ́цто. И ти́, ричѐл, ќи-си-вӑрѕиш кӑркут", нѐкаа со́фра – кӑрк му ви́киме. По́пут ќи-си-вӑрѕе рӑ́шнико, еди́н ка́мин шо-мѐл'ат бӑлгу́р, едно врѐме* [ПК,2(Коц),-346].

**рӑ́шн'ица** f 'примитивна домашна воденица на која каменот се врти со рака'; сп. **м'ѐлница** [MS,s,98]; пообична е множинската форма **рӑшници**, која што се употребува како pl. tt. (бидејќи има два камена коишто функционираат заедно: долниот е прицврстен а горниот се врти) ~ *на часо сички фного силно са разиграли; рӑшницето на попо, копано на пападиката фанали силно да пл'ускат по грбовете им; и кофчегут на гредата разл'улен силно паждине на земјата* [ШГ,V-421)]; ~ *мо́мити... а изгутву́вӑа нивѐстӑта, та́м ша́лува, ра́зни прига́ча, приќи́јӑта, чурѐпи плѐтиа и по́сле трѐба жи́то, бӑлгу́р. Бӑлгу́р то́-и жи́то, гу-трѐбиа, пӑ-гу-мѐлиа нӑ-рӑ́шници и гу-ва́риа* [ВЕв(Кор),306]; – називот **рӑшници** го среќаваме во описот на заедничката вечера кај девојката, како дел од свадбениот церемонијал: прво благословува таткото на девојката, а потоа другите. По вечерата следува игра во која *пубратимите* од женска страна ќе донесат *ршници*, сад полн со жито и еден *мисал'* (крпа со која се завиткува лебот), откако ќе се стави жито во *ршниците*, еден од *пубратимите* ќе се обиде да го врти горниот камен, но работата ќе "запне" бидејќи каменот "не е *куван*", а ќе "проработи" откако таткото на младоженецот ќе фрли извесна сума пари врз *рӑшниците* [ТГ,163] – се разбира дека овие обичаи се однесуваат на минатото и денеска изумираат.

**рӑшу́ка*** pf 1. 'разнебити (нешто)'; 2. изр.: **ќ-у-рӑшу́кӑме мӑбѐтут** (= ќе се скараме, ќе престанеме да комуницираме) [ДК,106] ~ *и о́на сѐга гу-за́пна ту́ка нѐго. –"Ка́жи, вѐле, ка́жи! Во́ зӑсммва́те и́ма ни́што* (нешто)... *Нӑ-мо́ж дӑ-би́де тӑка́". – "Нѐ, мӑр жѐно, вѐле, ја́, та́ка шу-пи́јме, шу-сӑ-висѐлиме са́мо". – "Ка́жи! Или ка́жи и́ли ќ-у-рӑшу́кӑме мӑбѐтут"* [ДК(Бош),140].

**рӑшука́н*** adj 'растурен, разнебитен' ~ *си-грѐде, но́шќа гу-фа́тӑл. То́ пӑтут – ни́куј плӑни́ни. Но́шќа уста́нӑл, а́ма вӑлци лѐво-дѐсно ви́јӑт. И дѐка дӑ-сӑ-пи́кне, дѐка дӑ-сӑ-пи́кне? Иднӑ вудини́ца рӑшука́на има́ло и нӑо́жџа врѐме сӑ-пикну́ва у-та́ вудини́цӑта* [ДК(Бош),142]– во контекстот го забележуваме лексичкиот архаизам: **си греде** 'си оди'; фактички се работи за прекината изоглоса, сп. во словенечкиот јазик.

**рӑшу́кува** impf 'растура' – в. **рӑшу́ка** 1. ~ *му-вѐле: "А бѐ кӑу́рин, сфа́ли ми ти́а тупо́ј ба́сма!" Му сфӑл'у́ва кӑу́ринут. Шу́ка-шу́ка, шу́ка-шу́ка, нѐ зѐва. Дѐсет тупо́ј му рӑшу́кува, стӑну́ва – бѐга* (**бега** зн. 'заминува, си оди')[ДК(Ран),134].

# С

**с'ắ** adv 'сега' ~ *с'ắ ја пắта: "пúч'-ку, кóгу т'ạ ибá?"* [MS,t,78] – во контекстот ген.–акуз. форма **ко-гу** се јавува со значење на номинативната 'кој'; ~ *с'ắ в'éјки дóјди риндó и на бóлин Дујич'úн с'éстра му* [MS,t,51]... *гу пúта - дур с'ắ бúш'и магáр'ạ, да с'ắ стáна ч'у-в'ắк* [MSt,55]; ~ *и пурắнч'и на из-мићáрката: "сắ за заспú кирúјата, да ја ни разбудúш' , да ни пóш' блúз'ạ хúч'!"* [MS,t,13]; ~ *Му вилú Настрадúн-хóџ'а на фурнáрину "јáла да ид'éми с'ắ гắска!"* [MS,t,57]; и: **с'ắј** ~ *утáра кóнизмáта, му вилú: "с'ắј сарáта, ш'ó за стóриш'?"* [MS,t,71]; односно: **сја́**: ~ *дрýгạта вéчạр тúа пáк удúле дạ-крáдạт, гáзта удúл нạпрéт. Ама úма прúмка* (стапица) *сјá·. Измићáрчăто устáнạве, а гáздạта нạпрéди и тáп, у-кạтрáно прạпáжде* [ВД(Ник),279]; ~ *óн ин кạжáл: "Сјá·, дúми тạквá-ј рạбóтта, тувạрéјте éдна кạмúла пáри. Ќа·-шéтте нạис сéлто, кóј сáке пáри, кóј кóлко сáке дạ-му-дáјте"* [ВД(Ник),279].

**саадé** adj 'чист, без додавки' ~ *пúх еднó саадé каавé* [СК,335].

**саалáм** adj, indecl. 1. 'сигурен' ~ *јас да т'ạ врạза тýка да сắ саалáм, óти за м'ắ ч'áкаш'* [MS,t,77]; 2. 'добар, здрав' ~ *са џасна проту-драку едноч-дваш "сандăкот, му вели, са чини саалам, туку ади от-вори да излезам! И да гу најдиш, ѓледај Мајдона да гу фатиш, та да дојдиш и от меника бакиши да земиш"* [V,PM,76]; ~ *дáј ми нéко· салáм мéсо; – и óн нé-ј саалáм* (= не е добар. пр. со здравјето) [ПК,2,100].

**саалам** adv 'добро, здраво, вистински' ~ *саалáм гу вăрзáли нă Вáно* [СК,-335]; ~ *кату си пофалú господáрот сóс тúа рéчи, отúде на домá и нá женáта му са пофáли. Дéтето фатú вéки рáботата да га гóни мóшни саалáм, јáко; пéрвиот писáр фатú за зулéпсува на нéгу и сáкаши да нáјди врéме да гу утрýи* [V,PM,153]; ~ *види гу некуи пăт прит тебе вампирут саалам* [BV,140].

**саан** m 1.'бакарен сад во кој се става јадење, порција' [ПК,2(Грам),100]; ~ *сáн от бакắр* [BV,143]; во постарите материјали: **сахан** ~ *му вели: "мăжу, зашто си толко кахарлиа (загрижен)? Дали немаш да јадиш, или немаш да пиеш, или*

*жена намаш харна?” Тогас тојнака отговори: “ах, жену, царјут сака от меника сос един сахан манџа неговот аскер да наситја”* [V,PM,79]; ~ *вечерот, кога си дојде манжот ѝ, и штаха да јадат, кладе жената софрата и кеноса на един сахан едната јарибица и бискага ѝ и го кладе саханот на софрата* [V,PM,240]; 2. 'плиток сад со јадење што се носи в црква и се раздава за умрените'; сп. религиозен обичај: – за празникот посветен на умрените *Мртвин* (или: *Задушница*) домаќинката ќе свари пченица, ќе ја полие со ладна вода, ќе ја исцеди и без други додатоци ќе ја стави во *лингер* (плиток бакарен сад). Потоа површината на пченицата ќе се накити со цвеќе, со разно овошје и со шеќер. Сето тоа се вика *са́н;* со секој *са́н* се прават и 5 *литургии.* Штом црквеното ѕвоно *(камбаната)* ќе удри, домаќинката ќе земе чиста везена крпа (*мисал'*), ќе ги завитка заедно *са́н-ут* и *литургиите,* ќе земе уште шише со вино и онолку свеќи колку што има умрени во нивното семејство и ќе појде в црква [ТГ,30]; ~ *мӑртвин пра́вăт спурти Митро́вдин, спурти зăпусте́јне зạ Бужи́к, спурти зạпусте́јне вили́ко. Нạ гуле́мта (велика) сăбута но́сăт са́јне куту ка рạзда́вạт зạ умре́л* [ИГ,118] – партиципот, **л**-формата **умрел** се јавува со својата архаична употреба наместо придавката 'умрен'.

**саба́лин** m **'утро'** ~ *с'е́дна мума́та и ка́та саба́лин и на вич'еро́ и пуме́ваш'и кӑш'тич'ка́та* [MS,t,62].

**саба́лин** adv 'наутро' ~ *саба́лин ста́нахми, си ути́духми сăс ба́бата* [MS-t,73]; ~ *е́то́с в'е́ч'ер сă о́ш'ти ту́к, у́тр'ạ за си по́да дума́ пукра́ј тајфа́-та-ми!и́ и ста́на, си ути́ди саба́лин, си иш'иха́са пукра́ј тајфа́та-му* [MSt,42]; ~ *ста́наха саба́лин, му вили́ на ступа́ниту: е́тузи́ ма́лку ш'ту сă руди́, ви сă мо́л'а мло́гу, да д'ӑти гу на м'е́н'ạи́* [MS,t,16]; ~ *дур да по́да јас саба́лин, дур да с'е́дна, ја́-ти-гу ман'џ'о́-џиц* [MS,t,10]; ~ *и та́м за стуја́т дур да усӑхнат ... с'е́тн'ạ саба́лин куга́ и́ма ро́са, ум'е́кнуват ...ги пра́вими санда́лạ* [MS,t,5]; 'рано' ~ *усӑмна саба́лин, ста́нува ба́бата, си з'е́ва ко́низма́та, си хо́ж'да* [MS,t,71]; ~ *утринта́ саба́лин за ста́на, за о́џија с'ӑм'ạнту да́-ј ч'и́сту* [MS,t,66]; ~ *но́с д'е́н' му пурӑнч'ува на ч'уба́ниту: е́у́тр'ạ саба́лин, кутри́ за до́ј да нави́ка на ко́зит'ạ, тут ед'е́нсӑнӑс на ку́чạнта́та н'е́ка гу изида́т!и́* [MS,t,17]; ~ *ста́на саба́лин, на́јди ино́ храбу́лч'ạ, на́јди и ино́ ш'иш'е́нци, напу́лни во́дай* [MS,t,24].

**саба́чка** f 'бакнеж' [MS,s,99].

**саба́х-ӑлдузи** – ѕвезда Деница; со исто значење: **Ра́ниш'на́та зв'а́зда** [MS,s,95,99] од Гевгелиско: штом на исток ќе се појави **саба-јилдизи** (споменатава ѕвезда) значи дека наскоро ќе се раздени [ТГ,10]; во Дојранско запишавме: **сӑба́јӑлдӑс** [ПД,130].

**сạба́хкạ** f – в. **саба́х-ӑлдузи** [ДС-(Ч),62].

**саба́карш'и** adv – 'наутро рано, кога се раздeнува' [MS,s,99].

**са́бе*** impf 'кога предмет што бил остар (пр. нож) се стори така што повеќе не може да сече' ~ *бӑлти́ạта кӑжа́ла: “Убви су́ј дрӑфца ди-ј-це́пум, а́с не́ и́дум”. “Не́ и́јш, а́ма ќи-ка́жум нạ-ка́мно дӑ-тӑ-ј-са́бе”. Ка́мино ре́кӑл: “Убва би́с-тра во́јчка си-те́че врӑз-ме́н ту́ка, а́рно ме́-ј, нӑ-мо́жум а́с нӑ-те́п бӑлти́а дӑ-ти-са́бум”* [ВК-(Иц),291].

**сабја** f 1. 'долг нож, вид оружје, го имале (обично) офицерите' ~ *тојнака не послушá на гóлојут, што му речé, тýку еднóч стóри ниéт, киниса на пăтју да иди, извади сáбјата му, на рăката му га и држáл* [V,PM,21]; ~ *кату чý такá јунáкот, катý арслáн хрипнá на врăх змиáта, извади сáбјата, га заклá; дур да стиги да га закóли, еднóту мáлку гу изјáди* [V,PM,23]; ~ *зивајте а риче мојта сабја, риче, [сичејте ми а русата глава и јас да са уткинăм, [и тогај ми а зеа Михаил'човата сабја, [али пуста сабја риче Михаил'чева, [друга рăка не а утвара* [МЕ(Р),51] – во текстот го среќаваме адверсативниот сврзник **али**, необичен за мак. стандард: **али пуста сабја друга рăка не а утвара**; ~ *седна дјадото да ги ч'ува, зема и сабјата на ранката; диту ч'уваши дјадото, га гленда една страшна змиа излези до половина от мочината уста и си мăнчеши да го јади детенто* [V,PM,174] – во текстот се забележливи 2 посебности, едната фонетска, зачувани траги од назализам: **ранката**, втората е морфолошка, проширена употреба на предлогот **на** наместо 'со', односно 'во': **зема и сабјата на ранката**; и: **сабл'а** ~ *адин јунак големо дрво влече ув рăцето и без да се уплаше иде право врз нихка, а двуицата брате јунаци се фпушчуват от другата страна сус саблите* [ШК,5(434)]; 2. изр.: **през сабја ке промине** (= ќе биде убиен) ~ *там, дека ручаха, една ланцица си загубила. Фатили л'удето да ја брăкат. Царјут и рекла: "дурде си не најди ланцицата, нема кабил да стана јаз. На кого ки си најди ланцицата, он през сабја ке промини"* [V,PM,176].

**сабор** (и: **сабур** – со редукција) m 1. 'разум' ~ *бóже дáј-мо сáбор дă-сă-прăбéре, дă си-глéде дéчкăта;* заменската форма за дативен предмет **мо** место 'му' би можела да се објасни како резултат на неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали што резултира со појавата редукција, но и со обратна редукција каков што е случајот; 2. 'мир, спокојство' ~ *дáј си-сáбор мáлко, úма пóлоши рăбóти, чýув-си здрáфто, сè сă-купýве, здрáве сáмо нé сă-купýве;* 3. 'лекарство, средство за смирување' ~ *сáборо сă-прудáве уф-аптéкте, óнеј кути тимéн, зрăнцта, зрăнцта. Си–гăлтниш адно-двéчки дă-вијш кáк тé-ј пó-áрно, нé сă-нăрвúриш* [ПК,2(100)]; – сп. народски начин лекување на болеста **заушки**: ќе се сожвака жив темјан помешан со *собор* и тоа се става на болните *заушки;* потоа ќе земат малку памук, ќе го накадат со темјан и ќе го стават врз смешата од темјан и *собор* и потоа ќе го стегнат со крпа [ТГ,124]; 4. изр.: **сáбур чинéјти** (= бидете воздржани, трпеливи) ~ *тúдаа и тé на пашáта, му вéл'áт: "пашá ефéнди, нúа татку на от тéби гу úсками, на твóјта зéмја са загубú, нúа н'а знáими друг". Тогáс пашáта им вéли: "сáбур чинéјти, сúнку, јáз пуснáх л'ýди да тéрат"* (бараат) [V,PM27]; исто: **сáбор сăчинáх** ~ *и óна прăд-нéго ин вúке: "Играј кýклич-ко, играј нóшче, јáс читирúјсе дé-на ýмрăн гл'ăдáх и читирúјсе вé-чăра, пá сáбор сăчинáх"* [ПД,164]; **чинил сабур** ~ *тојнака и сторел нает два три пăтја, да ги заколи и двата, ама пак не кăјдисуваши и чинил сабур да види, как ки усумни* [V,PM,87]; **сабар да си чиниш** ~ *го стретел*

*старецо и му веле: "Продавам еден лаф кој ќе го купи и кој не ќе го купи пишман ќе биди". Човеко и сега си ги дал 500–те гроша, а дедото му рече: "Сабар (трпение) дà си чиниш"* [ШГ,5(407)].

**Сава (Лисава)** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско [ТГ,114].

**савáк** m 1. 'специјално дрво за запирање или распределба на водата во воденицата' ~ *бýкăта* (дрвено корито преку кое се тера вода до *чарког на* воденицата) *дóлу тéсна-ј, тá· сă-вúкă пујрá. Нă-пујрáта сă-турýве едно дăрво шо сă-вúке сăвáк. Тó· га-запúре вó·та, нé га запúре нéго гă-рăспрăснуве дă-нé удúре нă-чáрго и нé вăрте вуднúцăта* [ПД,170] – во текстот среќаваме употреба на адверсативниот сврзник **него** 'туку', што претставува архаизам, не се среќава во нормативниот македонски јазик, но затоа е присутен во други словенски јазици; 2. 'дрвена преграда пр. кога од река се зема вода за воденица'; сп. top. **Савáк** 'име на место во Дели Хасан Махала, Валовишко' [ЈИ,Ми…,185].

**сáван*** m 'платно со кое се покрива мртовец' ~ *на тóа врéми, станá Пéтро, утидé на грóбут; и сạ навидé да глéда сáванут шо бéши сáмо, да си бигá, да сạ чýдиши за вá чýдба* [MV,K,253]; ~ *и испаднá умрéнјут, вạрзáа на нóзити, и на рăцити субрáни, и на лúцито су савáн завиéн. Вéли на нúх Исус: Увạ рзáјти на нéгу, и уставéјти гу нéка си óди* [MV,K,253]; ~ *кá станáл Пéтро емéн отúде на грóбот, да кá си навидé а глéда савáните шо биле сáми, и си утúди зачудéн сáмо во шо си чинúл* [MV,K,334].

**Сáвек** (и: **Сáвјак, Сáвет**) top. 'име на село во Валовишко' [ЈИ,Ми…,185].

**Савечкио Герен** top. 'ниви и ливади', с. Просеник, Серско (кон с. Савек, Валовишко) [ЈИ,Ми…,186].

**Саговата Кузна** top. 'ковачка работилница на сем. Сагови во с. Г. Броди, Серско' (**кузна** – арх., сп. во рус. јазик) [ЈИ,Ми…,186].

**садé** adv 'само' ~ *ама си научих, ча на нејната земја има дефови, што чуват, та они можи нас да на погинат; сетника бари саде јазе да загубјам живот, и тинака сос меника да не погиниш* [V,PM,44]; ~ *дјатету му вели: "куме, на това нема нешту! Аку сакаш, иди да га докараш и кумицата тука, да га видими да ли са омјасат!" Тогас куумциата му вели: "Саде това не бива! Језика жената ми не га искарам да га гледат други мăжи"* [V,PM,70]; ~ *момта му беши најхарна и нај-прокопсана от сичките свјатски моми; саде един кусур имаши момата му: носо и беши малку крив* [V,PM,53]; ~ *тјáнака ги чинú децáта тóлку мăндри, штото бéха кату јáгнета, ама не проминá млóгу врéме, на едúн дéн измрéха чéтри дéца, и бéха остáнали садé двá жúва* [V,PM,26] – во текстот има уште еден пример за проширената употреба на предлогот **на**, во случајот како замена на предлогот 'за' ('во'): **на едúн дéн измрéха чéтри дéца** – за ова в. во граматичкиот дел.

**с'ӑди*** impf 1. 'кога некој мирува, потпрен на задникот' ~ *да сă наид'éш' , да сă напúш', да в'éниш' кнúгата, на скумин'ó вáса нóш' да с'ạдúш'* [MS,t,31]; ~ *кáк флéгле уф грóбот, видéа млáд детéнци, сéдеши на дéсната стрáна, убличéн бéла рýба. Ричé нạ нúх: Исус На... а пáлате на ставросáн,*

*станá, нé ị тýка* [MV,K,255]; ~ *ја вúд'ạ на идúн балкóн, ш'ту с'ạдú инá ж'éна* [MS,t,10]; ~ *úдат и т'éс гу гл'éдат тáм удóл букó с'ạдú идúн ч'ув'ӑк такфóс прим'ạ н'éнт* [MS,t,36]; ~ *с-ọблéкạвạ кáọ бạрóн, óди тáм. "О, дóбре-дóјди Срạдúн Оụạ". Нạ-нáјýбạвọтọ м'áс-тọ гọ-сéдạт* [ЛС(К),120] – во случајот среќаваме употреба на глаголот *седе* како преоден: **нạ-нáјýбạвọтọ м'áстọ гọ-сéдạт**; ~ *с'ạ дúм на скумин'ó* 'седам на стол (клупа)'; ~ *пл'éтам с'ạдáш'кум* (= седејќи плетам) [MS,s,99]; 2. 'постојано живее некаде'~ *двáта з'éн-т'уфци гул'áмит'ạ ги кладúгóр'ạ у пујнá удаја́ да с'ạд'áт* [MS,t,34]; ~ *да дад'éш' т'éс двáта пуртукáл'а на ж'инáта-ми, сидú у бáбата кӑ́ш'тат'ạ* [MS,t,86]; ~ *Исус ка си вạрнá, да и видé на нúх шо удúле пу нéгу, вéли на нúх: Шо пáлати? И óни му рéкле на нéгу: Дидáскале Чифýцки дéка сéдиш? Вéли на них: Елáјте да вúдите* [MV,K,302] – во пропратниот текст имаме употреба на сврзникот **шо**, со интенсионално-декларативно значење, наместо 'дека': **да и видé на нúх шо удúле пу нéгу**; ~ *идúн д'éн' прумина́ ут нас махалá, ш'ту с'áд'ӑ́ш'и цáрувáта мóма* [MS,t,26]; ~ *да гу нáјда уж'éн'ạнту сӑс мумáта и да гу клад'éти на гóрниjу кáт, тáм да с'ạдú* [MS,t,17]; ~ *ја закáраха гóр'ạ да с'ạдú и ш'úч'куту имáни н'éјну дӑ́-ј* [MS,t,48]; ~ *фтáса у Атúна, утúди на инó кш'éнодóхиjу, фáти инá удаја́ да с'ạдú* [MS,t,10]; 3. 'поминува извесно време некаде' ~ *си утúдух у мóјта братуч'éнка ... и тáм си с'ạд'ӑ́х млóгу вр'ӑ́м'ạ* [MS-t,2]; ~ *вúе жéните двéте: "Хé–хé, мӑ́жу, éла дӑ-вúдиш трéќӑта жéна шó ти-рудúла!" – "Шó ми-рудúла?" – "Кýче и мáче!" И óдма нӑридýва дӑ-сéди ду-гудúна врéме пут-скáлӑта зӑкупáна ду-пулувúна, дӑ-му-скáпӑт нóгите* [BEв(Кр),302]; ~ *му вил'áт на д'ӑ́дуту: "ти-си стáр ч'ув'ӑ́к, с'ӑ́т' у думá сӑс мáлкат'ạ"* [MS,t,80]; ~ *амá ж'инá-та му ни мóж'и да трӑпú с'é у кукуш'кáрнику да с'ạдú, за кáж'и в'éјки* [MS,t,37]; ~ *кату чýха такá му рекóха на граматикот: "Ба' господúне, не требýваши тúнака да доúдиш на нáс, нúа сáкахми да дóјдими ...тýку стáни от тýка éла да úдими, аф мóјта кӑ́шта, да сéдиш, дýр да чúниш таксúл тúа пáри"* [V,PM-20] – во контекстот среќаваме проширена употреба на предлогот **на** место 'кај': **да доúдиш на нáс**; втора специфичност е присуството на наставката **-ува** кај глаголи што во основа се имперфективни: **не требýваши** место 'не требаше'; односнава проширена употреба на суф. -ува кај имперфективни глаголи ја забележале и претходните истражувачи, пр. Ст. Романски во работата за долновардарските говори; 4. 'се наоѓа во будна состојба' ~ *ти за ји вилúш': "дáскалу м'ạ клáди млóгу мáтима за да п'ӑ́ја, тр'ӑ́бува вáса нóш' да с'ӑ́дим да наýч'им"* [MS,t,31]; ~ *и ти цáр' стáна да утúди у ч'éркфа; тр'ӑ́бувáш'и да с'ӑ́д'úш', да си ч'ýваш' бахч'áта!* [MS,t,33]; 5. 'останува да преноќева некаде' ~ *т'á му вилú: "јáла да с'ạд'úш', амá л'áп н'éмам да јáм!"* [MS,t,21]; 6. 'се задржува' ~ *по дно време един дјадо имал само един син, и тој имало трӑда глава. Дјадото на занајат гу даваши, тој не седјаши* [V,PM,216];~ *чувéцте фáштат* (зема, приграбува) *нúви,*

*фа́штăт дво́руве. На́ште пустулча́не нијќа́ли дво́руве, си-вика́ли: "Аа-а, ни́ą ту́к не́ се́диме, ни́ą ќи-ш-о́јме до́ма". Има́ли та́м но́го гуле́ми дво́руве, у́буви* [ПК,2(Пос)-293]; ~ *"Симни се ле доло, млада чорбаџијке, [уд вишни дивани, акут да ми платиш, [што сум ти рабутил три гудини, [оти ки си јодам на мојут вилијат". – "Седи, Тодор, ним си јоди"* [ТГ,157]; ~ *имало един цар, пувил'ал уф градут мо л'ујто да не седат ного доцкана на вечара; пу вичери напкум да не свитлее никуа куќа!... Една ут момите рекла: "Мале, царут пувил'ал, да не седе никуј доцкана на вечера"* [V,PM,267]; 7. 'го поминува времето' ~ *би́ло до́цкăна и то́ тăрго́вăцо виде́л де́ка свą те́ уф-не́ко кắшча свити́ло (туга́ј нąма́ло ла́мби, сąде́ле нą-кąнди́ла, нą-све́шчички), фл'ắзе́л уф-дво́ро и чукна́л нą-вра́тта* [ВД277]; 8. 'чека' ~ *па на три́ти саа́та испадна́, а виде́ дру́зи шо се́диа на пазắрот ајл'а́к, и на ти́и му ре́кąл: Уде́јти и ви́ја на ло́зити* [MV,K,315]; 9. изр.: **ајла́к да ни с'ąди́ш'** (= да не останеш без работа, т.е. без заработувачка) ~ *пурӑнч'ува: "да ни гл'е́даш', мắнą'и, мло́гу скắмпа ѓулн'у́к, у́тр'ą за сă на́јди по́скắмпа ѓулн'у́к; сид'ắ ајла́к да ни с'ąди́ш' "* [MS,t,47]; **седи сус здраве** (= поздрав кога некој заминува) ~ *стана да с-јоде тоја лудо младо јабанџијче, [и што си веле, младо јабанџијче, јубаво; ["Седи сус здраве, тенка Малишовка јубава!"* [ТГ,156]. Сп. уште: **с'ąди́м на кул'ąна́** (= клечам) [MS,s,99].

**сади** (и: **сеи**)* impf – в. **с'ắị** 1.'фрла семе на разорано земјиште за да никнат растенија, сее' ~ *тогај крајта блатто пустолци, елбет и друјзте сила шо сă крајта блатто, садиа пчинички; истом дека-ј сеа пăлно вода* [ME(P)77] – во контекстот се среќава беспредлошки додаток за место, посебност што се има развиено под влијание на балканските несловенски јазици: **крајта блатто пустолци садиа пчинички**; ~ **цица́рка** – *то́-ј куту ди́јничка, мăле́нка, шăре́нка. Ти́ă зă-ме́рис ги са́ат, зă лицбути́и, не́-ј зă-ја́дне* [ПД,124]; ~ *на пчиничките ут "Старто блато", шо не и садат сеа уд вода, тогај лјујто одиа да тражăт диви свијни, шо ногу и расипувиа пчиничките* [ME(P)77]; 2. 'става в земја дрво, со жили, обично младо, за да се прими' ~ *Кăрцката земја-ј песоклива, цăрвеница, цăрна прăс а најповикје-ј стена покриена су тенок ред* (слој) *прăс. Там кăд се садени лозјата на угри-слăнца ут селто ридиштта сă сăл песокливи* [ME(P)78] – во контекстот го среќаваме архаизмот **прăс** 'ситна земја' (назив со прекинати изоглоси, познат во рускиот, полскиот, чешкиот со основно значење 'прав'; сп. стсл. **пръсть**).

**Сади** top., pl. 'градини крај с. Караќој, Драмско'; во односниов топоним се зачувал стсл. **садъ**, 'градина' [ЛИ,Ми...,186].

**Садина** top. 'име на место, с. Мертатово, Серско', според името на тревата *садина* (бузалак) [ЛИ,Ми ...,186].

**Садово** top. 'име на место, ниви', с. Крушово, Валовишко; Ј. Иванов го цитира Заимов којшто називот го изведува од *сад* 'новозасадено лозје' [ЛИ,Ми...,186].

**са́жди** pl. 'ситни прашинки од чąд што се нафаќаат во ќунците и оџакот' ~ *е́дна же́на, н-е́дин Бắдник, Бужи́к, гу-зăпăли́, изгуре́ то кунá́ко. Глида́ла уџа́ците ка́-ј чи́стăт сус сла́ма, и о́на*

*до:-нăпăлне уџáко слáма, да-ј-згóрăт сáјите. Вéтăрут дýе, сéвăрут, сă-зăпáл'ăт тúа дăрвăта. Сúчко изгурé* [ПК,2(Ним),261]; во Серско: **сáжги** [ДС(Ч),56] ~ *óни цăрнилáтạ ọт ќýн-кọ сạ сáжги* [ДС(Ч),140].

**саи*** impf 'цица'; **сája** (и: **сájам**) – 1 л. едн. [MS,s,99]; ~ *по Ѓурѓувден от много болка* (болест), *што имало на офците, беши услекнала на јаг-нento мајка му, да остана без мајка; да фатих една кучка, што* (пишува: 'цо') *беши родила тогас, оклавах кучинтата, да кладох јагнето, саиши от кучката* [V,P-M,182].

**саирџијка** f 'жена што сака да по-сматра, пр. нешто интересно, но да не учествува' ~ *ка зимаја да се борат, тенка Ванѓелино, [се бурија, се мајаја цал ден ду пладнина. [Аман тоги што си веле Попово Јован-че: "Ванѓелино – сајирџијко, моја верна л'убо, [земи моја остра сабја, удри на ког сакиш"* [ТГ,41].

**сáис** m 'слуга' ~ *úмаше и адин саис по нéго шчо óдеше, измéт шчо му чúнеше, арáпин беше* [BV,141].

**с'ă̑ị** (и: **сеи**)* impf 1.'фрла семе, сее' – в. **сади** ~ *как исл'áха т'ут'ý-н'уту фáт'ạхми да с'ă̑јми т'ут'ýн* [MS,t,1]; ~ *"Кăде тáтко ти?" – "Тáтко-ми нé-ј, дéва тúди да-бéре от тăрн сă̑ме да-сă̑је, да знúкнат* (пишува: 'да здикнат'), *да се-нарáс-тат, да ќе вăрват кирајџúји со бабáки, да ќе-се-закачýват бабáките по-тăрн'ите, да ќе-го бéре тáтко-ми"* [ВС(Кир),294]; ~ *му вилú: "ти да пóш' на идúн распăнт' да с'ă̑ш' бустанлăк и тó за прумúна, за гу запúраш' да му дáваш' пу инá либăнúца"* [MS,t,43]; и: **сеј(и)** ~ *тојнака отиде да га ори и да га сеи чиница и, как га ориши, отдол един камин најде един казан алтăни, ги искара и ги закара* (однесе) *скрихом дома* [V,PM,86]; ~ *неговата работа га благослови Господ, отиваши на-прет, и си чинил тој нај-богат от сички тамошните. Каква нива невредна да сеиши, тој от неа жетва за чуду ке да жниеши* [V,P-M,82]; ~ *да видéјте нúвите шо си пубилéа, сáка да си жнúјат вúки. И тó шо жнúи дáрот гу зéва, и клáди сéми на жúвот ду вéка; да си радýват зáị̑но и тó шо сéị̑, и тó шо жнúи* [MV,K258]; 2. 'прочистува брашно или нешто друго ситно со тоа што го поминува низ сито' ~ *"Биз аршин нужици ти да ми гу кројиш, [биз игла и конац да ми гу сошијеш!" – "Еј Димке, Димке, јубава ми Димке, [ама ки те мол'ам и јазе за нешто: [ти да ми направиш бéла ми пугача, [брашно ти да сејиш сус твојите клепки"* [ТГ,204]; 3. – **(сă)** ~ *т'ут'ýн'у за да сă с'ă̑ј тр'ă̑бува прă̑ву да гу с'ă̑јми с'ă̑м'ạту* [MS,t,4]; ~ *идúн ч'ув'ă̑к ... клáва лóзи на рóпкит'ạ и двамúна дýш'и úмат пу пујнó кóлч'ạ и ги фтúскат лóзит'ạ и такá сă с'ă̑ј луз'éту* [MS,t,4]; ~ *úш'ти ... друк да бóџка кóрин'ạ, ... друк да кáра вóда сăс кóн'у и сăс магáр'ạту и такá сă с'ă̑ј т'ут'ýн'у* [MS,t,5]; ~ *за са убрă̑ниш' пак да си пукрúј с'ă̑м'ạту и такá сă с'ă̑ј ш'úч'ката нúва* [MS,t,6]; 4. изр.: **от кого сам сејан** (= кој ми е татко, од какво потекло сум) ~ *тóјнака бéши млóгу јунáк јáк. И вéлú едúн дéн на мáјка му: "от кóго сам сејáн, мáле, јáзе?" И тјáнака му велú: "тúнака, сúнку, тáтку úмаш едúн пóп"* [V,PM,106].

**саја** f 'волна од овца или облека од таква волна' [V,PM,377]; во Сер-ско, според Лаброска: 'гуна' [ЛС-(К),94]; според наши сознанија во повеќето македонски говори, а така

е и во РМЈ: **саја** зн. 'горна женска облека без ракави'.

**сајбѝа*** m 'сопственик, господар' ~ *отѝде тел'а́лот, му ве́ли на сајби́ата: "господи́не, ѐла дур на ха́нот! Ти ви́ка еди́н јабанџи́а трӑго́вец, да ти пи́та не́што". Стана́ сајби́ата сос тел'а́лот, оти́доха* [V,PM,15]; ~ *и туга́ј извика́л: "В ӑ́лче, ме́че, лиси́че", па, "вӑ́лче, ме́че, лиси́че". Лиси́цта риче́ла: "На́шјо: сӑјби́а и́ма не́ко: гуле́ма бил'а́"* [ПК,2(Мор),228]; ~ *дуде́ка гу ижнѝат дуjде́л сӑјби́:та: "Ко́ј ви кӑжа́ нӑ-ва́ска то́ӑ ичуме́н до:* (< да го)*-жни́:те?"* [ПД,158]; ~ *ка си отишле, детто се направило един кон' и го продадела бабӑта за тријсет лири. Ка стојало у то, сајбијта умрел. Пак си отишал кӑдӑ бабӑта и се чинил една тазиа* (куче ловџиско) [ШС,5(412)]; – називот се среќава и во следниот обичај: кога се става покривот на нова куќа, роднините и пријателите носат подароци на мајсторите, овие се заблагодаруваат: *"Хе, на ви пуклон, мајсторе, Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе; на нашјо сајбиа атӑр му лаге; нас на зарадува, на млади калфи мирифет; на сите урачe бирикет"* [ТГ,297].

**сајбѝка** f – в. **сајбѝа** ~ *ма́адӑм о́на-ј сӑјби́кта, ка́-ј-зӑдӑва́ла кума́нди* (се однесува на жена што се однесува арогантно) [ПК,2(АЌ),72].

**сајгасӑз*** m 'немирно дете' – сп.: децата што не се воспитани ги викаат освен *сајгасӑзе* и: *ашлаци, кујнарчијна, урсузе* [ТГ,131].

**сајдѝсуве** impf 'зема предвид некого (нешто)' [СК,335].

**сајдӑр** m 'безалкохолен пијалок, вид лимонада' [ПК,2(Гӑр),100].

**сак** m 'мев за носење вода' [СК,335]; в. **са́ка** 'торба'.

**са́ка** (и: **саке**)* impf 1. 'има желба (за нешто)' ~ *То́: де́те сӑка́ло дӑ-у́че. Мајка́-му гу-пуштува́ла нӑ-у́ка д-о́де. Е, де́к ќ-о́де? Гу-пушти́ли надо́лн'о све́т* [ВК(Мал),290]; ~ *ти оста́вам толку стока, ниви, кӑшти, лозја́, бахчи, оло́ви и другу, што и́мам фре́т, ти́нака ки ги пове́лиш, а́ма да си отво́риш о́чите, сос ум да си врати́ш, зашто́ са́кам мо́јто и́ме пак да рабо́ти* [V,PM,7]; ~ *Кулу́ф а́ф море́ту а ту́ка да си ода́ви, а та́мо, далги́те го изводи́ха понапрет та́мо, де́ка са́каши да излѐзи, гу фӑрли море́ту на су́хо, и дур да си до́јди на се́бе си, промина́ха две́-три де́на* [V,PM,8]; ~ *тогас бабата, кату гу виде таков приминет, оружен, му вели: "синку, тези дивојки не са за тебика; л'у кога сакаш тинака л'уба, јазе да ти најдам"* [V,PM,9]; 2. 'гледа внимателно, набљудува' ~ *"да по́јми пуиди́н д'е́н' да гу фа́тими тузи́ д'ӑ́ тинци; за ја са́ками ме́ч'ката куга́ за си по́ј, ни туга́с за по́јми да гу фа́тими"* [MS,t,16]; 3. 'планира' ~ *кату чу́ха така́ му рекох́а на граматикот: "Ба' господи́не, не требу́ваши ти́нака да дојдиш на на́с, ни́а са́кахми* (планиравме) *да до́јдими ...ту́ку ста́ни от ту́ка е́ла да и́дими, аф мо́јта кӑ́шта, да се́диш, ду́р да чи́ниш такси́л ти́а па́ри"* [V,PM,20]; ~ *му ве́ли: Ста́ни си, и зе́вај-си де́тито и Ма́јка му да бе́гај си на Ми́сир; и та́му да би́диш, ду́ри ко́га ки ти ре́чам ја́с; о́ти Х... са́ка де́тито да гу уте́па* [MV,K, 21]; ~ *тога́с му ве́ли на хајду́тинот: "е бра́тку, сега́ да ти пи́там, ду́р кога́ са́кахти да го́рити сирома́шки ду́ша и за кого го собе́рахти това́ има́ни?"* [V,P-M,21]; ~ *царјут беши стар; ни-*

*вјастата гу некаши и сакаши да гу утруи... един ден му рече на царјут: "царју, сега, меника што ми докарахти тука, јазе тебика ки ти зема стопан да ти чинам!"* [V,PM,46]; 4. 'треба' ~ "*Стројник да бидиш не е кулај работа! Саке уд сто реки вода да им дунесиш, – нити уд една да не им дајиш да са напијат*". Поради тоа и не се нафаќа секој да *стројуве* [ТГ,148]; ~ *ету ви вéл'ам: упулéјтисти, да видéјте нúвите шо си пубилéа, са́ка да си жнúјат вúки. И тó шо жнúи дáрот гу зéва, и клáди сéми на жúвот ду вéка* [MV,K,258]; ~ *уд него се повелјат селта шо са ут солунцкјут јукумат и са пагјат утăда уд Вардар. Пăтниците тука сака да си го кажат таксирјато* (товар, багаж; во други македонски говори, а така е и во РМЈ **таксират** значи 'несреќа, мака') [ME(P),72]; ~ *дојдоха двајсит и осом дена, хизмиќарот му вели на дјатинто: "ајди, да си појми, ча дојдоха трјси дни, и сака да си најдими на татковата ти кăшта, какту как на и пoранчал татко ти"* [V,PM,238]; 5. 'може' ~ *и стом отúдоха áф стреду морéту, ету глéдат едúн човéк на морéту, еднá дăска úмаши под нéгу и си бóриши сос стрáшните далгú. И кату гу вúдоха от далéку, гу пожáлиха, ча сáкаши да си одави* [V,PM,24]; ~ *му вели на царјут: "ах царју, сношти засоних, ча бех аф среду морету, и таму беши изл'алу един шуп кату губерна игла, и јазе на врăх. И кату саках да падна аф водата, си оплаших и са спосрах"* [V,PM,50]; ~ *от јунаците сос авциолиа стана букосвиец, ги фати падарите, сакаши да ги свие ту вăжета* [V,PM45]; 6. 'бара' ~ *и му чинúа нóјм на тáтку му... Па он сакá книга, да му писáл, ем вéлиши: Јоáнн ки бúди нéгувуто úми* [MVK,321]; ~ *тáму нăóжциаиднă-бáба и идну-дéдо. Имáле трó óфци. Сăкáле измиќáр óни. Вó пáла рă-бóта* [ДК(Ран),127]; ~ *пак тојнака му вели: "старчу, да ти питам, дур кога можиш да га сечиш таја бука?" Стариот му вели: "дур кога ке повели Господ, дур тога ки си сечи". – "Ами тинака, синку, што сакаш тука аф таа гора?"* [V,PM,83]; 6.а. – **(си)** ~ *писмото така вели: "сам јунак харин, ама сарцето ми на друг не гу кажувам, сал на тебика". Мајка му отџде на царју, му вели: "на ти царју , што си сакал от синот ми, сичко ти ги докарах!"* [V,PM,90]; 7. 'љубува, милува' ~ *тогáс тјáнака му вéли: "óн си úма жéна". Пáк тојнака га вéли: "óнаја нéговата жéна! Он не га сáка; óна бúла кýчка: кýтле и мáчле родúла"* [V,PM,143]; ~ *еее, кá г-утипáа Гóце, кáк нé пóмнум. Емéн усумдисé и пéт гудúни сум-áс. Кáк нé, тугáј áс сáкăх ргéн, тугáј Мúце Гóшовјо: ргéн бúше, мă-сáкше мéн, áма нé мă-дáвăха уд-дóма. Сáкше дă-сă-жéне, áма гу зимáа вујнúк* [ВК(Мал),290]; 7.а. – **(се)** ~ *бре нивесто, грејна душо, [три гудини се сакахме, [се сакахме, бре нивесто, [се сакахме, се зимахме, [ду три дена, бре нивесто, [ду три дена се имахме* [ТГ,334]; 8. 'уважува' ~ *Пéна, нóјќта кă-дујдéа пугăзéјте, дă-рéкне, тóгин утúде нóјќта, му-скăршúле нéколку сăáни и пá дă-ă-нéма. Ет тăкá, му-скăршúле двé-три сáјне, тăкá бигá. Ми нé сă-сáкија* [ВМ(Цăр),320]; 9. 'предлага' ~ *му вúке: "Шó úма? Шó сáкиш?" – "Јáс, вéле, дујдéх дă*

*сă бúăм ус тéбе?" "Кá сáкиш дă сă бúјме ус кóпи* (со копја) *úли дă сă бóрме?"* [ИГ,113]; 10. 'очекува' ~ *сјáа млăдéжо нéма пердé-ки, шó сáкиш дă-úма нăпридúа. Hé сă-знáа кóј-е стáр, кóј-еј млáт* [ПК-2(Гăр),181]; ~ *рăчéл: "Стó ил'áди, стó ил'áди, јáс, рăчéл, ќо:* (< ќе го)*-зúмум то: дéте". "Зăшó о-сáкиш дă-ти рăбóте?" "Нă-чéдо мéсто, рăчéл, јáс ќо:-зúмум"* [ПД,144]; 11. 'ќе се случи' ~ *тó гóсто си-рạчéл: "Тá: мóма éнус сạ-рóјџе, јáс сум двáјсе гудúни и-óбиче двáјсе дạ:-чéкум, јáс сáке дạ-устạрéм. Шó нé бúвạт рăбóти. Тýку дáј дạ:-зéм, дạ:-нóсум вóнка"* [ВД,277]; 12. 'зема' ~ *дóб-ро-ạма, тó: кá дујдéл ду-нéгạвạта кằшта, мéсто пáри дạ сáке, уддéл и нạ-кạмú:лта тáп углáмнико гу сéче, гу-свáле тувáро. А тó: си-óде сус-пулвúн углáмник* [ВД(Ник),279]; 13. 'се обидува' ~ *устăвúл кó:лта ус-сè кукóшки и óн úде ф-Канџалúа. Е óн ги-видéл, óти бúле изгóрни уф-Крéџăво, нă-тăвáно н-áдна кằшта, кá сăкáли дă-јзлéзăт си-ј-пудăвáли глá:фте, му-бúли нă-дăрвата, нă-грéјте, ги-фăтúл óгино, изгурéли тáм нă-грéјте* [ПК,2(Крец),312]; 14. изр.: **не сака да знај** (= не зема во обзир) ~ *отиде да копај гроб на гробите, пак лудојут зева една карлига да ја наврја приз мајчинот му нос, ја занева на гробот. Кату виде така, умовитојут фати да му са кара. И тој не сакаши да знај от неговото карани* [V,PM,229]; сп. поговорка: **за ја сáками мéчката, кугá за си пóј** (= нешто што е лошо, "го сакаме" кога ќе го снема) [MS,s,99].

**сáка** f 'торба со која децата ги носат книгите за в училиште' [MS,s,99]; сп. **тóрба**.

**сакáјќ** m 'вид горна облека, блуза' [MS,s,99].

**сакал** m, zool. – редакторот на Зборникот на Верковиќ упатува на 'сокол' или на 'скала' (?) ~ *на Стáра плáнина гóре úмашја адно сéло, што сá зовé Пирúн сéлото; и нáт сéлото гóре úма пéштери от сакалé. И там на пéштерéта седéше адúн змúа* [V,PM,259] – во контекстот има пример за расколебаност на категоријата род: **седéше адúн змúа**.

**сакалдúса (се)** pf 'се вознемири, се нанервира' [BV,142].

**сакалдисáн** adj 'неспокоен' [BV,142].

**с'ắканд'ạ** adv 'секаде' ~ *с'ắканд'ạ имáш'и дијадóсану ... óти на кутрá скáла да пóјат, да ги ни устáв'ат да јáхнат на гимúјата* [MS,t,58].

**сакáт'** adj 'човек со повредена рака, односно нога' [MS,s,99]; ~ *еднó врјáме еднó чорбаџúјцко дјáте ос-танáло сирáк от тáтко, отúваши нá скол'ýто. Едúн дéн са заоблачú небóто, та от гóре паднá на зем-јáта еднó жрјáпче, такá сакáто* [V,PM,120]; ~ *тýку нéјсине, адно дéте устăнá, óно уд-úгла* (инекција) *сибéп сăкáто устăнá, сјáа ус-пá-тирици óде. Здрáво бúше дéтто, инжéкција кá мо-удрúа, устăнá сăкáто* [ПК,2(Иц),289].

**сакачка** f 'желба' ~ *рабојтте така терсене дујдеа ут ка са вăрнах јас на Питирбург шо не сăл ни-што не испадна уд мојта сакачка, ами трибувише тикмилј и да не си клам на умут таквија будаллăци* [ME(P),69].

**сакмалија** adj 'женска облека, вид фустан' ~ *Димка си е флегла јуф масăр чаршија, [ного си глидала, малце арисала, [малце арисала, жлăта ми камуда, [она је нусила на Митре терзијче, ["Ного ти са мол'ам, кузум баче Митре, [ти да ми сушијиш сакмалија фустан, [горе сакмалија, доло чадрлија"* [ТГ,204].

**сакмаџа** f 'болест кај децата' – кога детето *тримежде*, т.е. ќе ја обеси главата, не сака да јаде а има и температура. Болеста *(сакмаџа)* во минатото ја лекувале на следниов примитивен начин: со разблажен оцет и истолчен лук ќе му истријат грпчето и рамениците на детето; во случај ако детето е многу жолто: ќе се земе жолта *крушница* (измет од кокошка) и жолчка од јајце, тоа ќе се измеша и му се дава на детето да го јаде [ТГ,123].

**с'ӑкуј** pron (формата за машки се јавува и како определба на именка од ж.р.: *с'ӑкуј прӑнч'ка*, т.е. ги покрива и двата рода, што претставува сериозна потврда дека категоријата род не функционира добро) 1. opp. на 'никој' ~ *ги нарéвами прӑву прӑнч'киту, му прумúнами на с'ӑкуј прӑнч'ка и инó карýлч'а* [MS,t,6]; и: **с'ӑкуј** ~ *сид'ӑ на с'ӑкуј лúсту му фӑрл'ат пу мрӑва мáслу* [MS,t,8]; и: **секој** ~ *кату умре татку им, они двата братќа си гу делиха иманиту братску. И кати чини делен'ету меѓу них, сетника фати секој да си работи за себе си* [V,PM,82]; ~ *сéкој парúте што длагóваши му ги дáдоха, и сéкој си земá пóдпис от негýвата рӑка. Тојнака, кату собрá тóлку пáри; са чинú товáрот* [V,PM,20]; ~ *еднó врéме úмаши едúн сиромáх човéк, бéши млóгу мераклúа за сéкоја рáбота; úмаши и три сúнови. Женáта му си разбол'á тéшка бóлка, штóту лижáши до три годúни* [V,PM,9]; односно: **секи** ~ *Дефа станал пӑрв крал на земета, и родил шеесет сина и треесте керки и кога дошло вејке времја да се женет, скарали се, кој да земе по една от сестрите, зашто за секи немало* [V,PM,266]; во Мегленско за ж. род е регистрирана формата: **секва** ~ *И óна тóгин не-мóш дạ-јáде, мóкут* (сокот?) *сáл гу-смýка на-лúступ. Áма пу-иднá нидéл'а ки-пóчне црӑвче дạ-сạ-пујáвуве éндрӑчку и ки-пóчниш пу-éндро лúшче дạ-дрóбиш. Сéква нидéл'а óна сӑ-сличýве* [ВМ(Стр),317] – станува збор за одгледување на свилена буба; 2. изр.: **ут-сéко пúле мéсто нé сӑ-јáде** (= луѓето се различни и не треба да се очекува од секого добро однесување) [ПК(Гӑр)]; в. **с'ӑкутрӑј.**

**сакýл'** m 'вид покривка' ~ *дибéлạ пọкрóфкạ, и-тáа е ọт-вӑлна* [ДС(Ч),-141]; в. **сакýла.**

**сакýла*** f 'паричник' ~ *и му брујú хил'áда лúри, му дáва, ги з'éва стáрију и си ги клáва у сакýлата* [MS,t,40].

**с'ӑкутрӑј** pron 'секој' ~ *с'ӑкутрӑј д'éн' хóждаха са сарá за óда сӑс м'ạ хóт* [MS,t,74]; и: **с'ӑкутри** ~ *ги замрач'á и там си л'éгнахạ за да спáт, си з'éха с'ӑкутри пу идúн кáмин', си кляха прускéфалу* [MS,-t,47]; ~ *алá тóј бајалдúса ут стрáха и кумш'úјиту дúлму прумунá, "ш'тóгуд'ạ н'ӑ-ј тузú" и си утúха с'ӑкутри пу думá* [MS,t,37]; ~ *"да калéсам прóтипургúту, диикит'éту, да му стóр'ạ инá гóзба за да кáзуват такфéс рáбути, ш'ту úма стóрину с'ӑкутри"* [MSt,12].

**сакӑн** adv 'никако, ни по која цена' ~ *му вéли на погол'áмојут: "брáте, јáзика ки остáнам тука, ки чáкам дýр на дрýгата годúна да си чúнат смóквите". Тогáс брáт му отговорú: "сакӑн брáте, немóј остáнуваш тýка, чја лóшу ки налитјаиш". Тóјнака не послушá останá тáмука* [V,PM,28]; ~ *му вéли: "скóру, мӑжу, кáжи ми, што си*

*засонѝл?" Пáк тóјнака га велѝ: "óх жéну, кáк да ти кáжа? Ми е стрáх да не кáжиш на дрýк нéкој". Пáк тјáнака вéли на нéгу: "сакӑн мӑжу не сам барлѝва да ѝда да кáжа"* [V,PM,30]; ~ *кату чу мажó ѝ, не отговори нѝшту на жена му, туку рече: "таја работа, жену, харна е, што начини царјут, ама сакӑн да не кажиш на нéкој таја работа!"* [V,PM,31].

**сакӑс** m 'засладена материја што се жвака, но не се јаде, мастика' [MS,s,99].

**сал** adv 'само' ~ *и кату тѝваха двáта, хизмикáрот сѐ глéдаши да нáјди н'áкој скрѝшно мјáсту да гу утéпи. Пóсле нáколку дéна стигнáли на едѝн балкáн, нéтри на едно гóра, штоту сал еднó нéбо са глéдаши* [V,PM,26]; ~ *ричé на нéго: Ти си стопáн, ти си Гóспот мóј. Вéли на нéго Исус: Зáшт'о ми видé верувá; блазé и шо не видóа да верувáле; и дрýзи нóго вѝки нишáни* (пишува: 'иншани') *правѝ Исус. Вѝа сáл са писáле да верýвате* [MV,K,254]; ~ *писмото така вели си: "царјува керка, харна дивојка, моја л'убоф! Тинака да знаиш, оти јазе не сам магарешка глава, туку сам јунак харин, ама сарцето ми на друг не гу кажувам, сал на тебика"* [V,PM,90]; ~ *гу најде кепиту и гу зема; дава ѝ на момата една смоква. Л'у јади, и паднаа роговиту. Тогас царјут млогу са благодарил, ама злату и сребро му даваши млогу на детето, сал момата га не даваши* [V,PM,35] – во текстот среќаваме редослед што не е обичен во литературниот исказ: глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата (**сал момата га не даваши**); кај Мисирков: **сӑл** ~ *сӑл то шо живел 8–10* (г.) *на чужбина, за толку гудини не е видел ништо от шо му-ј најмило на дујната, сӑл то, велјам, ки може да знае се то, шо му идише на умут прид нашто трӑгнувата* – во контекстот имаме гл. именка со наставката **–ате(а)**: **прид нашто трӑгнувата**, што не ни е познато од други материојали, ниту се среќава во нормативниот исказ [ME(P),68].

**саламура** f 'солена вода во која се ставаат продукти за јадење (пр. сирење) за да се сочуваат од расипување' – сп. уште: *сусамот* (зрнесто растение) се носи на специјална воденица каде што се става во солена вода *(саламура)* а потоа се пече во фурна и на крај се меле; по мелењето се добива *тараун* (или: *таан*), што се користи во исхраната [ТГ,359]; ~ *кӑде нáс нѝӑ сáмо óбично прáвӑме, óбично сѝрне, ѝнӑче кӑшкӑвáл, тӑквѝ рӑбóти нé знáјме дӑ-прáвӑме. Гу-клáваме уф-сӑлӑмýра* [ПД,156].

**саланмéк** adj 'нешто завршено, сторено' [BV,142].

**салгӑн** m 'болест, настинка' – сп. примитивен начин на лекување на настинката: кога ќе застуди времето обично се јавува болеста *салгӑн.* Често се случува болеста да нападне повеќе деца, затоа уште ја викаат и *пуридија* (< 'поредија' – значи редум ги тера децата). Болеста се лекува на тој начин што целото тело на болниот се трие со спирт, камфор и зејтин; други пак ќе земат парче штоф, што ќе го намачкаат со лој од овца и ќе го стават на градите на детето [ТГ,232].

**салде** adv 'само' – в. **сал** – на еден час по *пувичери* настанува *никује доба,* тогаш сѐ што е *благословено* спие. *"Салде вода и душмајне не спијат"* [ТГ,11]; ~ *на ичуменут малце мӑка му падна и нал'утино-*

*нал'утино удгувури: "Најстина сите та палат, ама не трабуве да та палат. Оти, који апнуве уд тебе са чинуве жлăт куту болин. Ама јас, јас сум салде кувет"* [ТГ,342]; ~ *сăлде ти би́ше та́ма, а́ска тă-видéх, ни́м лăжи;* сп. уште: *сăлде скăрна сă-чини́л-си, да́ј тă-испéрум* [ПК,2(Гăр),109]; ~ *ла́ни шо́ ста́ро искăра́ме. Ва́а гуди́на нă-мужа́а дă-сéат, су́ша би́ше. Ич нă-мужа́а ста́ричко дă-сéат. Да́ли пéјсăт и́ли ко́ј зна́ ко́лко тинки́ј сăлде искăра́а* [ПК,2(Иц),288]; и скратено: **салт** ~ *на то́а врéми дују́дé идéн чувéк на Исус и́мито му бéши Ла..., и падна́ ду но́зити Ис...–ви, му си мо́лиши да му о́ди на ку́ката му, о́ти има́л салт идна́ мо́ма и о́на уми́ра-ши* [MV,K,253]; ~ *вéли: Ни́м сă пла́ши, са́лт вeру́вај, и ки си лику́ва. Ка флизé уф ку́ката, нé устави́ ни́кuj да флéзи, туку́ на та́тко ут мо́мата и на ма́јка* [MV,K,-276] – во контекстот имаме изразување на посвојност со предлогот **ут** (од) наместо 'на', што се смета за влијание од балканските јазици: **туку́ на та́тко ут мо́мата**.

**салди́са** pf 1.'се нафрли, зграпчи' ~ *те ко́лку одри́јаха, то́ј хаба́р нéма-ши, и еднó ч салди́са прет ни́х сос но́ктите му еди́н човéк, гу распо́рна и гу изја́ди* [V,PM,24]; 2. 'замавна' ~ *тогај дјатенто му вели и на двата: "варај, змиа и ламја, јазе хатир не мога да расипјам; тук за вјахна на кон'ут ми и за изваdја остра сабја, за салдисам веки, кој за куртулиса от сабјата на кăсмет"* [V,PM,-184]; ~ *му вели: "ајде, побратими, хождај си у дома, ча сестра ти за ти ја везма, брак да сторими". Как мо рече така, си разл'ути тој и салдиса косата да гу одриј, и не можа* [V,PM,233]; 3. 'пушти рака' ~ *"не верувам да е мăж: на мома ми мириса, ама не знам как да чинам да га позна!" Пак мајка му му вели: "синку, на јабăлката да са качити, тјанака напрет, ти на после! Таму да салдисаш рăката ти отдол, да га фатиш. Тогас ке да познаиш веки, што је мăж, али мома"* [V,P-M,71]; ~ *тогас фати тјанака, ошти как са качиши, скинала две јабăлки и ги фăрли аф гаштите ú, и тојнака после, кату си качуваши, салдиса рăката да побара нешту, али фатил јабăлките аф гаштите* [V,PM,71].

**Салимското Дере** top. 'дол и ниви' (од тур. име *Салим* + *дере* 'река, суводолица') – Везмен, Драмско [ЈИ,Ми...,186].

**сали́стра** f 'украсно крпче што им се става на децата под брадата за да не се валкаат'; сп. *висо́чка сали́стра* (ако е шиена, везена во с. Висока) [MS,s,99]; во Серско: 'градник на женска кошула' [ДС(Ч),54].

**сạлкăм** m, bot., Robinia pseudacacia 'дрво багрем' [ЛС(К),96].

**са́ло** n 'мрснотија' ~ *бéре ро́шки, е, зăка́чфа чити́ри ко́јл'а, ă-вăрзва мéчкăта лéпо су-фăрто́ма, и зă-па́л'ва уздо́ла о́гăн. Фăти́ла дă-го́ре мéчкăта нăкăј-мé. – "Го́ре, бра́-те!" – "А, тăрпи, сéстро, тăр-пи! И ја́с та́ка бé". Фăти́ло дă-тéче ли́гда, са́ло уд-нéа, дă-ка́пе* [ДК(Паљ),119].

**салтана́т** m 'помпезност, луксуз, раскош' ~ *су гулéмо салтана́т си дојдé* [BV,142]; ~ *му вели на траговците: "јазе мога да ја смамја чилиби Теодораќовата жена, ама да ме купите един харин кон". Тогај нос ѓавол фатил често да промина през челеби Теодораќовите порти с кон'а и сос много салтанат* [V,PM,164].

**са́лтанạтли́а** adj 'тој што многу се дотерува и сака да се покаже, пр. со скапи работи' [ПК(Гӑр)].

**сам** adj 1.'кој е без друштво, осамен' ~ *мајка и вел'аши на неа: "мари керку, што залудјала си това вечер? Ету аф удајата нетри ниа сами сми". Пак тјанака: "ах мале, човек има, скрихом ми земува хупките"* (залците) [V,PM,34]; ~ *и сӑ вạрна́ кӑд Учини́ции, риче́ са́м на ни́х: Блазе́ му и о́чити шо гле́дити ти́а шо си гле́дати, о́ти но́гу Пруфи́ти и царо́ви сакале да и ви́дат, ма не́ и виде́ле* [MV,K,328]; ~ *па Ма... си чисту́аши ку́ката, има́ла но́гу рабо́ти; застана́ и ре́кла: Афе́ндо, не́ ми жа́лиш шо ми а устави́ се́стра ми са́ма да рабо́там?* [MV,K,328]; 2. 'за потцртување на важноста на некое лице или предмет' — кога се става темел на куќа мајсторот зборува: *"Воја чакан трабуве да са праве; сус жилезо не са праве, сус бакӑр не са праве... или сус сребро или сус злато! Куќа ки са праве, тимел' ки са удре уд сами карагрошуве"* [ТГ,295]; ~ *чуре́ко-ј пуга́ча, а-пра́ват прӑд-Вили́дин, на-про́чка, за-три́мурто, чуре́ко сӑ-но́се нạ-ạрмạ́сӑнте. Сӑ-пра́ве уд-у́буво, чи́сто бра́шно, а уд-го́ре-ј но́го у́буво нạша́рна ут-са́мто те́сто* [ПК,2(Гӑр),132]; 3. во изрази: **сам на (со) себе** ~ *да́рвоту гу посјачи и собра́л ониа драгоцените ка́мини а́ф врекиte нетри и рече́ сам на се́бе си: "еј Бо́жи, та́тко ми зна́иши, оти ја́зе ки западна́м от у́мот ми и затова́ га искри тука не́три"* [V,PM,8]; ~ *това са случи и на Кулу́фа. Кату ги затвориха аф те́мна удаја́, вати женатa да пла́чи и да си наре́кува са́ма се́бе си* [V,PM,11]; на **сӑ́м де́н** (+ име на празник) ~ *пạдна́ бо́лин на сӑ́м де́н нӑ-Прӑбрӑжде́н и не́ стạна́* [ПК,2-(Гӑр),109]; в. **самос**.

**сама́к** m 'човек што живее сам' ~ *стӑна́ стрё́т но́ш, ни́што не́ сӑ јави́. Мо́јта рӑбо́та изгу́бӑна е ве́че, И вӑ́рвум низ-а́дни дӑ́рва пу-бӑи́ро, си-ве́л'ум: "Ки-те́рум да прӑнӑшту́вум ве́чӑр". Са́м га́ре устана́х, сама́к, де́к ки-фа́тум, еј-ги-ди ма́ле. Мина́ но́го вре́ме, ма́лко вре́ме, а́с сум-си сѐ са́м* [ПД,173].

**сạма́м** m 'помошна просторија' [ДС (Ч),56] – в. **саманлук**.

**саманлук** m 'вид штала, помошна просторија без прозорци', служи за чување храна за стоката (сено, слама); исто така таму се оставаат и алатките [ТГ,301]; и: **сӑмӑлӑк** ~ *то́о-ј кут зạгра́дно уф дво́ро, дӑ-с-јуста́виш ше́јве уф-не́го* [ПК,2-(Грам),109]; ~ *су неколку лӑкӑрдиј, тукмечкӑтӑ бишӑ тӑква, бегут му дава на јӑрӑџијтӑ: кукјӑ су тремиштӑ, килар, аарӑ, кушуварник и сӑмӑлӑк су пуленӑ, гумну и грӑдини* [МЕ(Р),87]; сп. top. **Саманлӑко** 'ниви до Кешишлӑк', Валовишко [ЛИ,Ми...186].

**Самарчета** top. 'терасовидна месност'; името е изведено според формата, сп. *самар* 'вид седло (дрвено)' [ЛИ-,Ми...,186].

**сама-самуница** f 'жена на која ѝ умрел сопругот' ~ *"Аман, Петре, милин ступано, [ка кајдиса, ка на устави? [Оти, Петре, така прави, [ма устави сама-самуница? [који на деца мирам* (воспитување, наук) *ки даде; [на сираци леб ки даде!?"* [ТГ,263].

**с'ӑ́м'ạ*** n 1.'зрнце што се оформува во цветот, од него (во одредени околности) може да изникне ново растение' ~ *т'ут'у́н'у за да сӑ с'ӑ́ј*

*тр'ӑбува прӑву да гу с'ӑјми с'ӑм'ạту* [MS,t,4]; ~ *фатú да-кáзọва лаж'á дирминџ'úјата: "идну́ вр'ӑме с'ӑх на-крајóт на-ѓóл'от идну́ огнúш'ти либин'úџи с'ӑми. Н'úкна дóл, фатú да-растé иднá властúнка, кáди ѓóл'от, пулéка пулéка, нарáсна, тúди утáтак ѓóл'ọт"* [ВБ(Бал),344] – случај кога именка се јавува како атрибут на друга именка (без придавско образување – образец позајмен од тур. јазик): **либин'úџи с'ӑми;** ~ *за закáџиш' урáлуту и за фáтиш' да урéш' , за фӑрлúш' с'ӑм'ạ на инá л'áха* [MS,t,6]; ~ *зентјув татко, ја изважда* (симнува) *от кон'а сос две ламбади запалени, ја дава ламбадите на нивјастата, сос свјатило да влези на удајата. Сетне викат поповиту, да ги венчават. На венч'ваниту мјатат сјамја или житу* [V,PM,250]; и: **семе** ~ *кá вӑрне нóго дéништа, кá úма гулéма влáга, тóги вúкме: фӑтú áдна дӑрча, сӑто сéме изгинá* [ПК,2(АЌ),42]; ~ *момчéто земá от мáјка му десéтакот, купú дéсет парú сéме, гу турú áф еднá тóрба и фати да вúка по чаршúата, да гу продáва сéмето, вел'áјке тақá: "сéме продáвам да гу сéјат и да знúкни злáту"* [V,PM,154] – во синтагмата: **купú дéсет парú сéме,** отсуствува предлогот 'за' (особено е забележливо отсуството на предлогот **аф** во додатокот за место, што се третира за влијание од балканската јазична унија); сп. верување: — спроти празникот *Крстов-дин* попот оди од куќа до куќа и чита молитва за изобилен *берикет*, а кај некои домаќинства и *пеје семијна жито* (ги благословува за убав род) [TГ,76]; 2. 'семе од свилена буба од која се добива свила' ~ *и ка ки-дóјде у-тóплуту врéме укулу-Велúгдин, ки-пóчне тó дạ-сạ-рóе, и ки-си-гу-удвúвиш ка ки úма пл'ускáни сéмијна* [ВМ(Стр),317]; ~ *ки-дóјде врéме ки-збу́вне тá кутúјта дạ-сạ-рóе, ки-си-нạбéриш кӑпúна, ки-си-нạбéриш лúсте и ки-си-стáвиш. Сéмто шо ки-пл'у́ске, шó ки-сạ-рóе тó, ки-си-клáвиш иднá нóвина нạ-тó едну-óдӑрче* [ВМ(Стр),317] – во текстот се присутни 2 лексички посебности: архаичниот збор **одар** со значење 'кревет' и позајмицата: **новина** 'весник'; 3. 'икра од риба' ~ *нӑ-мӑшкӑта рúба сéмто гу-вúкиме млéко* [ПК,2(Гӑр),74]; 4. 'сперматозоиди од машко суштество, односно од *Светиот Дух*' – според Библијата ~ *да как сạ чу́ла Елисавéт на Марúнина радувáни, му сạ-грајáло дéтито нéјно уф сӑрцито; и сạ наблудú Ел... ут Свéти Ду́х и рéкла: Блажéна ти на жéнити и блáгословин сéмито уф твóа сӑрци* [MV,K,301]; 5. изр.: **клади семи** 'посеа' ~ *ету ви вéл'ам: упулéјтисти, да видéјте нúвите шо си пубилéа, сáка да си жнúјат вúки. И тó шо жнúи дáрот гу зéва, и клáди сéми на жúвот ду вéка* [MV,K,258]; в. **сéмка**.

**самáр'** m 1.'направа што се става на грбот на коњ или магаре за да може полесно да се јава, односно да се товара (добитокот)' ~ *ку́п'ạх идúн ч'éрна кóн' за усимнáјси ж'лӑти фрáнги и тóј гóл бис самáр'* [MS,t,2]; ~ *тогáс отúде на мéчкини ду́пки, распúта којá мéчка изјáди му́линту, и онаја мéчка га фатú и га вӑрзá, га турú самáр на гӑрбо... донéси мéчка, товáрена сос дӑрви* [V,PM,107] – во случајот имаме пример како множинската наставка **-и** има навлезено и кај именките од ср. род: **товáрена**

**сос дăрви**; ~ *му вели: "кóлко га дáваш смóквите?" И тјáнака му дáва едúн алтăн, земá една смóква и, л'у га хáпна, са чинú дубúтук. Тогáс тóјнака га кладé прет џáрјут самáр и јýзда, га вјахнá* [V,PM,29] – во контекстот кратката зам. фор. **га** се јавува во две функции: и како форма за директен објект од 'таа' (наместо 'ја'): **еднá смóква и, л'у га хáпна...**, и како форма пак за директен предмет, но во множина од 'тие' (наместо 'ги'): **му вели: "кóлко га дáваш смóквите?"**, што зборува дека и категоријата 'број', иако не во размер како категоријата 'род' сепак е засегната; 2. 'дел од плугот, на него се прицврстува паличникот' [ПК,2(Крец),109]; 3. 'дрвена направа врз која се качуваат мајсторите кога ѕидаат куќа' ~ *на самáро ѕидáро са качýва, кăшта да ѕúда* [ДС(Ч),141]; 4. 'грбна коска од кокошка, кршало' ~ *крăша-лéто ут–кокýшка сас б'áло м'áсц. Маленкит са залажýват, кóј пăрф ќе прлáж* [ДС(Ч),141].

**самарина** f 'потсмешлив назив за магаре' (бидејќи носи самар) ~ *некое, научено на воденицата магаре, еден ден, ка се отпушчило от дома, бегало на воденицата. На пăтот го стретел петелот и го питал: "Дека така самарина?"* [ШГ,5(403)].

**самарú(ти)ца** f 'жена на **самаритин** (= милостив човек)' ~ *вéли на нéго жéната Самарúтица: Кáк и ти шо си Јудéин, ут мéне сáкаш да пúиш, шо сам жéна Самарúца? Ету нé са бăркат Јудéи су Самарúти* [MV,K,256].

**самарник** m 'грбната коска од кокошка' ~ *от џăрна кокошка коската самарник* служи за вражење [BV,142 ].

**самбатизúра** impf 'присакува нешто, симпатизира' [BV,143].

**сами на глава** pl. 'момци што и кога ќе се оженат сакаат да се интересни, да бидат забележани – се облекуваат модерно и сл.' [ТГ,133].

**самичок** adj, dem. 'осамен' ~ *а пак на урману двамина да флезиме, четорица да излезими, тој беши това: "јазе сам двамина, ами тинака си самичок, и как сакаши да си чиними четорица"* [V,PM,54]; ~ *тогáс тóјнака му вéли: "да мú докáраш, мáјстори, двé óки л'áшки и една óка вúно, и јáзе ки зéмам чикúчот, ки влéзам áф една одајá, сáм самúчок да ги нáпрáвјам!"* [V,PM,137]; ~ *ја зева лудојут, ја отпира на фтисот и, кату беши зината устата ú, зева тој едно ище та ја клава на устата ú и ја остава самичка* [V,PM,228]; има случаи кога, за да се засили аргументот придавката се удвојува, еднаш во деминутивна, друг пат во обична форма: ~ *кá стигнáл ă-пúтă: "Кá ти-óде, нивéсту, ткáјниту, ти-спóре?" – А-тăкá, кéрку, ă-тăкá. Ами-кóј тă-нăучú тăкá лéсну и спóрну дă-ткáјш, нивéсту? – Их пă-тú! кóј ќи-мă-ýче? му-ричé вá будăлáтă жéнă: сáмă-сăмúчкă кăту-млáдă нивистúчкă* [BB,310] .

**само** adv 'единствено, исклучиво' ~ *Јане се скрил пот кошот, шчо го хранили на кон'от. Жента му видела се редум сам (само) пот кошот не видела и си отишла и речела: "Нема ништо"* [ШС,5(411]; ~ *да си утúди Исус, а фатúл на нúх, да ричé: Станéјти, да ним сă плáшити. И кáк си упулúле, нé видéле нúкој, тукý на Исус сáмо* [MV,K,256] – во материјалите за Речникот директниот предмет (под влијание на влашките говори) се јавува во придружба на предлогот **на:**

**виде́ле на Исус** – освен во јужните говори, односнава појава зафаќа пошироки ареали и на Запад.

**самовил** m 'митолошко суштество' – в. **самовила** ~ *кога са чини от петнајси години, беши чуло, ча една царцка мома ја беха зели самовилите, та ја затвориха у една златна кула, и са клали крив самовил да ја чува* [V,PM,215]; ~ *от них излезе един јунак, пак самовил, сос него три дена и три ноќе си борјаха. Тој самовил му сечи на јунакот главата, та му ја зема момата* [V,PM,216].

**самовила** f 'митолошко женско суштество што "живее" в шума, покрај вода' ~ *Грујо Шкиндерлиа речи: "јазика ки ида през мори, Марковата керка да га зема". Тогас кон'у му вели: "тинака на моите греди да кладеш остра сабја, ча на средја морету има една стара Јуда самовила"* [V,PM,77]; ~ *има́л а́дно вре́ме ф-а́дна го́ра адна самуви́ла. Се́куј де́н п-а́дна ко́за кул'а́ла и вӑри́ла уф-кӑза́но. Она, зна́че, ќо́рва би́ла, а а́дно де́те о́де се́куј де́н, кạза́но кра́де мрӑ́фки* [ПК,2(Мор),230] – во текстот има 2 посебности; прво – несоодветна конгруенција: **има́л а́дно вре́ме**; второ – беспредлошки додаток: **се́куј де́н, кạза́но кра́де** (место 'од кạза́но'); ~ *зема́ две́ ка́дја, ту́ри а́ф ни́х по една́ кути́а со́л, тури́ и во́да, ги разбрака́ и кога́ до́јдоха самови́лите, накуси́ха, виде́ха, ча бе́ха соле́ни* [V,PM,132]; ~ *и тја́нака би́ла самови́ла и му ве́ли на ца́рјут: "си чу́дем ца́рју со́с у́мо ти, како́ф ум и́маш? Си виде́л перо́то и са почу́ди, ам да ви́диш пи́лето, што но́си перо́то?"* [V,PM,120] во текстот има несоодветна употреба на предлогот **сос**, наместо 'на': **си чу́дем ца́рју со́с у́мо ти**.

**самовилин** adj 'нешто што се однесува, односно што ѝ припаѓа на самовила' ~ *това кату рече самовилин син, заедноч зема мегдан и прискокна три пӑтја от кал'ата. Кату видоха така сичките свадбари, фатиха сос голем и велико глас да пејат славна песма* [V,PM,61]; ~ *кога отиде на средја морету виде куприниините самовилини мрјаже, ама кон'ут, кату промина сос сабја на гредите, ги разсечи мрјажите* [V,PM,77]; ~ *фатиха јунациту да скакат кал'ата и, колку јунаци скокнаха, некој не можа да прискоскни, л'у сички аф водата си одавјат. Дека и чул и един дјавол, син самовилин, излезе на мегдан* [V,PM,61] – во материјалите од овие говори често се мешаат заменките 'некој' и 'никој': **некој не можа да прискокни** (м. 'никој').

**самови́лцки** adj 'нешто што ѝ припаѓа на самовила'– в. **самовилин** ~ *и тја́нака са вӑрна́, оти́де на гора́та; бе́ши умрӑкна́ло. Та́мо најде́ една́ мрӑ́фкана* (пишува: 'мрафка на' – печатна грешка) *ду́пка; фати́, га раскопа́ ма́лко она́ја ду́пка, пот не́а најде́ самови́лцки кона́ци* [V,PM,132]; ~ *едно́ врја́ме и́маши едни́ самови́лски ке́рки, три́ се́стри. Една́та рече́: "ме́ни да ми зе́ми ца́рјувут си́н, со́с еди́н та́с ма́нџа фре́т аске́рут да гу наси́тјам"* [V,PM,141]; ~ *така вел'ајке: "ох, Боже, и сиромаштиа е била млого тешка ама това-ј било по тешко! Да не е писано, Боже, подин брат на самови(л)ски рӑнци да промине кату мене"* [V,PM,195].

**самови́лчи*** n, dem., в. **самовила** ~ *па́к најде́ една́ ста́ра самови́ла на́ една́ ре́ка – хе́м перја́ши, хе́м би́ските ѝ ги и́маши зафӑрле́ни приз ра́мото и ysа́т гӑрбо,*

*та бизéиха самовúлчита мáлка* [V,PM,116 ]; ~ *момата са умила, са чудила, што да чине; напкум рекла: "Ќ-одум да зимум огин ут самовилите". Утишла. Тамо биле сăлде самовилчијната* [V,PM,268 ]; fig. за височко, слабикаво девојче: ~ *мáн-ми-сă уд-гла́фта сăмувúлче ниáдно* [ПК,2(Гăр),109].

**Самоков** top. 'примитивна работилница за обработка на добиеното железо од руда, со ковење' - оттмаму и името: *сам + кове* [ЈИ,Ми...,186]; истиов топоним Ј. Иванов го посочува од Долно Броди, Драмско: 'ниви и остатоци од обработено железо - згура', покрај реката; сп. уште: **Самокове** 'остатоци од стари работилници - самокови', покрај реката Белица (Крушово, Валовишко) [ЈИ,Ми...,186].

**самоладарник** m 'сад во кој се чува **самолад**' (= вид масло) ~ *мишката отиде на самоладарникот сос самоладу, си намака пашката, и пак оттаму отиде на червен пипер, си упипели пашката, и сетне отиде, дека спјаши царјувата мома* [V,PM,204];и: **саломадáрник*** ~ *тогáс кăрпáчинот вéли на жената му: "мари жéну, áми áку нéмами нúту сóл, нúту пипéр, нúту ширлагáн, дáј ми саломадáрникот, да ида да зема ширлагáн!"* [V,PM,17]; ~ *му дадé женáта му саломадáрникот, и тóј кинúса да úди да зéми ширлагáн, пáк богáтиот гу насл'áди, кату земá кăрпáчинот ширлагáн* [V,PM,17].

**самолад** m 'вид масло' – в. **самоладарник** [V,PM,204].

**саморóден** m 'директен потомок'(?) ~ *и Слóва сạ чинú снáга, дạ сạ вạршá су нác; да му видóми слáвата, слáва катý саморóден ут Тáтко, пăлни дáр и истúна* [MV,K,251]; ~ *éр кóј шо ки си верýва на нéгу, да нé си загúни, тукý да úма живóт ду вéка. Оти такá си милýва Гóспот на л'ýдите, дýри на саморóден негову Сúн му и дáл за нúх, кóј ки си верýва на нéгу да нé си загúни* [MV,K,292].

**самóс** 1. adj 'осамен, без друштво' ~ *и т'á му дáва инá гăска пýлна лúри н'éтр'ạ и му вилú: "самóс да си ја изид'éш'"* [MS,t,33]; ~ *го викна пак, мо и рекла: "ету на тавлаханата има шес кон'а, тамо пот самос, ако познаиш, кои е тајл'акот, земи го!"* [V,PM,184]; ~ *Тóс палáту кăк а вúда мумáта д'улбéр, сă утфóри самóс* [MS,t,52]; 2. pron 'укажува дека лицето се обраќа кон самиот себе' ~ *жинáта си вилú самáс: "да ја ни óстаја да усл'éкни!"* [MS,t,77]; – за потцртување на важноста на лицето ~ *и мáјката самáс му вилú: "за ти ја дáм мумáта јас на т'éб'ạ"* [MS,t,14].

**сáмосéб** pron 'самиот' ~ *да ричé на нéго: Ти сáмосéб сạ сéдеш на Јерусалúма, да па нé знáиш шо сă чинúле на вúи днúте?* [MV,K,253].

**сạмýн** m 'бел леб, купечки, со тркалезна форма' ~ *уф-сéкаа прăгрáда сăтурýве пу-áјн сạмýн дă-кúсне, сéтне сă-нóсе нă-фýрăнта* [ПК,2(Гăр),94]; ~ *кá о-нусúл дóма и вúке: "Мáро, шчéрко, сјá· дă-зéмиш, до·-испéчиш Тýнтăлчто". Гу-зăтвурúли уфăднáта удáјчка и Мáра ќо·-пéче, мáјкă-ј ќ-óде нă-пăзáро, ќи-дóнсе самýн, ќи-јáт* [ПК,2(Пл),254]; сп. **пипл'нúк** [MS,s,109].

**самсија** f 'парче од *баклава* или од *сарлија* (засладена пита) ромбоидно исечено' – сп. опис на дел од свадбениот церемонијал: во минатото посестримите (тие што помагале на свадбата) ќе го повикале зетот, во *колибата* (така ја викале собата каде што ќе спијат младоженците),

таму е и невестата и ќе донесле *сарлија*, зетот ќе се прекрсти и ќе земе 4 *самсии*, унакрс поставени парчиња, но не смее да касне од нив [ТГ,179].

**сạмăрџи́цка и́гла** f 'голема игла со која се шие мекиот дел **(стел'ата)** од самарот; и воопшто: голема игла' [ПК,2(Гăр),51].

**Санда (Кустанда)** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско [ТГ,114].

**сандакóсах = сă удри́х** [MS,s,99].

**сандáл*** m 'пет врвки од тутун, закачени заедно прават **сандáл'** ~ *и тáм за стујáт дур да усăхнат ... с'éтн'ạ сабáлин кугá и́ма рóса, ум'éкнуват ... ги прáвими сандáлạ* [MS,t,5].

**сандукче** n, dem., в. **сандăк** ~ *слепио просик влезе нетри и еднош си завратја сос стапот си около удајата, да нема некој човек нетри. И, кату не закачи стапот му ништо, и седнал, отворил малко сандукче, извадил парите* [V,PM,188]; и: **сăндуче** ~ *и гу-пи́тăт: "Е, дă-ни-кáжиш ут-дéка и нáјде ви́ја дéца?" – "Ви́ја дéца ги-нáјдух пу-Вáрдăр: лóвăм ри́би пу-Вáрдăр и глéдăм иднó синдýче. Ми-си-глéда ýбăву сăндýче. Јáс су-трăскăта гу-зăкăчýвăм, извлéкувăм нă-крáјта* [ВЕв(Кр),302].

**сандăк** m 'дрвена направа, ковчег во кој може да се стават различни работи' ~ *кату ки чуј тој за Мајдона, и тојнака ке да ти помогни, ама тинака гледај негу да гу кладеш аф сандăко* [V,PM,75]; ~ *кату видоха така тес троица побратими, ч'а н'амојут фати да врјави двете лафови – отидоха, направиха две сандици, ха донесоха на удајата, а беха напăлнили сандиките курш'ум и камин* [V,PM,-177]; ~ *да земиш и една балтиа, да идиш на протудраковата куриа, да сечиш едно дрăво, да гу чиниш дăски, дăските да ги чиниш един сандăк* [V,PM,75]; ~ *пáк пóпот на папади́јката му вéли: "папади́јко, сóбери си́чко нéшто аф сандăкот та да побéгними, и́нак не чи́ни: това дјáвол и нáс ки ни отéпи!" Папади́јката собéра си́чко нéшто аф сандăкот* [V,PM,128].

**с'ӑ̆нка** (и: **сенка**) f 1. 'место што не е изложено на сончеви зраци, ладовина' ~ *и с'éднаха на иднá с'ӑ̆нка и фáт'ạха да идáт* [MS,t,77]; ~ *гу ди́гнувáми дрăнгó с'éтн'ạ, гу клáвами на чардáку на с'ӑ̆нка* [MS,t,5]; ~ *он кату дојде аф Рапица река, тој га прискокна и така си куртолиса* (се спаси). *И кату са куртулиса, отиде аф една круша на пăтјут, пот сенката си легна. Ногите му ги кладе аф сенката, главата му аф слăнцету* [V,PM,66] – во текстот предлогот **аф** (во) покажува широк спектар на употреба, се јавува наместо предлозите 'до' ('кај'): **дојде аф Рапица река;** 'под': **отиде аф една круша**; 'на': **ногите му ги кладе аф сенката; главата му аф слăнцету** (ја кладе); називот **сенка** го запишавме и во еден опис на мајчинството: — сета грижа за малото дете ја има мајката... *она гу пувијве и развијве*, таа го учи да јаде, таа сѐ; дури и кога оди в поле да работи го зема и детето со себе и таму ќе му направи *сенка* (да го заштити од сонцето) [ТГ,117]; 2. 'темниот одраз што "го фрла" осветлен предмет' ~ *кóјно нé пијáл вóда тáм, нăsăд сă-тăгл'áл. Кá пуглéднуве фнéтре, фнéтре, áдна мóма слăнце грéе уф-вóта. Сéнкăта му-сă-кăжýве* [ПК,2(Пл),259]; ~ *сă мăн'ч'аха да гу јáхнат кóн'у, кóн'у сă плáш'иш'и*

*ут с'ăнката-му* [MS,t,59]; ~ *Дујдé гарвáнката и кáк га-вид'áла тóс чув'áк, з'áла да му-искáра учи́те. Гарванчéта реклú: "Нимóј, мáјко, да-му-ги-звáш на-нéгу учи́те, тóј ја-утепá змиáта". Унá му-прави́ла с'áнка доде́ка спéше* [ВС(Кал),337]; ~ *тогас фатиха карталчитата да викат и да вел'ат на мајка си: "немој, мајко, му чиниш некоја лоштиа на това човек, ча он утепа страшната змиа". Кату чу карталот така, фати да му чини сјанка сос крилата му* [V,PM,96]; 3. 'направа за заштита од дожд, чадор' [MS,s,100] – сп.: на орото не се познава која девојка е богата, а која сиромашна, бидејќи секоја носи *сенка*, свилена *блуза*, свилен *каврак*, *"жăлти папуци"* (чевли) [ТГ,138]; 4. 'предмет (во случајот крпа), што заштитува од сончевите зраци' ~ *чеврé, тá-ј кăрпа зă-сéнка, сја-вăрсу́ват жéнте кá кóпат на-пóл'то* [ПК,2(Крец),129]; 5. fig., изр.: **сéнка сă чинá** (= се кажува за човек што многу ослабнал); или: **сéнкăта му óде** ~ *нă-чувéко гáаре сéнката му-óде, тáа жéнта пу́пунци му-вúе* (го малтретира) [ПК,2(Гăр),190]; сп. гатанка: **Дăлга Ена бис сенка** (= река) [ИГ,122].

**санким** adv 'божем, небаре' ~ *н'áкој врјáме имáло еди́н млóгу богáт човéк и бил џифаирџи́а, санким и продáвал млóгу скăпи кáмини. И кату му са собрá млóгу стóка , и́скаши да га продáди* [V,PM,26]; ~ *му вели: "ах мăжу, што чини тинака, си загуби? Кăсметјут отиде да тераш, тој сам дојде; санким ти вел'ам, ча царјут, на, чул, ча сми сиромаси, на пусна алтăни".* [V,PM,31]; ~ *са умú ли́цету и седнá млóгу зачу́дин. Кату гу ви́де женá му такá, гу пи́та и му вéли: "éј мăжу, што мóлку са чу́диш? Дали ти потăнаа курáбите или пари нéмаш?" Сáнким тјáнака ти́а лакарди́и ги вéлиши на нéгу кату на шакá* [V,PM,30]; ~ *кога са повратил одзаде да види, дали стојат снопите, кога гледа, две или три снопи санким човек ги караши, отидоха на братовата му нива. Тогас тојнака поверува совсем ча нема кăсмет* [V,PM,82] – во формата **снопи** може да се посматра проширената употреба на наставката **-и** за образување на множина кај едносложните именки од м. род; в. **сăнки**.

**санóќ** adv 'во текот на сета ноќ' ~ *Вангилино, моја прва л'убо, [санок ми си на рăка лижала, [дури рăка, рăка јутрпнала, [дур на можум чибук да запал'ум* [ТГ,53]; ~ *снóшти, ка-м сă рăзбú сóнут. Зăшó вéл'ăт, чувéк óчте áко-ј мижáл, сăрцто ак нé зáспе, сăнóк сéдум* [ИГ,121]; и: **сăнóш** ~ *вáа вéчăр сăнóш сă-ќăрпилúх, зéр уд-жишќáфта* (не можел да спие, од жештина, само се преметкал) [ПК, 2(Мор),95].

**сапкăн** m 'железна направа со шилци, слична на вила, служи за ловење (убивање) риби' – еден вид харпун. Сп. како се употребува **сапкăнот**: има вешти рибари што умеат да нуркаат, тие се завлекуваат во *лагумите* (= длабнатини во брегот, каде што водата од реката навлегува под некоја карпа или под коренот на некое големо дрво), рибарот со *сапкăн* в рака, кога ќе види некоја поголема риба, со удар го забодува во грбот на рибата; *сапкăнот* е врзан со јаже, а другиот крај од јажето е надвор в рака на друг рибар, којшто откако ќе добие сигнал го извлекува јажето заедно со *сапкăнот* и рибата.

Во дел од Долновардарско, во реонот на Гевгелиско се познати следниве *лагуми: Мачуковски Лагум* (с. Мачуково се наоѓа на самата граница во Грција, сега преименувано), *Богороички Заврток* (во близина на с. Богородица), *Ѓавочка Спила* (во близина на с. Ѓавото; *спила* 'карпа') и *Дервент* (клисура) [ТГ,397].

**с'áпнạ (се)** pf 'се штрекна' ~ *пóдунạ в'áтạр јут-мóри, [скăршúлạ грáнкạ мạслúнкạ, [удáри Бéсạ, мóри, пọ гăрди, [С'áпнạ-се Бéсạ, рạзбýди, [нạ вáтạр л'ýтọ, мóри, кạлн'áше* [ЛС(К),134].

**сапýн'** m 1.'средство за хигиена' (купечки или дома правен) [MS,s,100]; – *"Не сăм ргéн, нọ пọсăрнн, [мáјкạ ми злá невăст, [хáрọ дрăмливọ, мóшне спáнливọ, [фáштạ дạ пéре, пéре и дрăме, [гáрги вăрвјáт, сạ пýн ú дúгạт* [ЈИ,Ми...,74]; ~ *уф пунидéлникут пусéстримте ц-сă ублéчăт уф нивéстини фустáјне, пубрáтимте ус шăмúјки (тул'бéјне) нạ глá·вта – играáт óро, сă цăрнạт, нивéстта пулúăве нạ свéкурут и свăкăрвăта, óни турýвăт пéпăл: "нивéстта гу дунсé тóа сăпýн!"* [ИГ,118]; 2. изр.: **бис сапýн брúче** (= се кажува за некој **што** многу скапо наплатува) **[ПК,2(150)]**.

**сапунџ'úја** m 'мајстор што изработува сапун' [MS,s,100]; ~ *едно време имаши един сиромах, којто пу сапунџиите носиши пепел и са храниши, и Госпот му и дал едно дете само* [V,PM,47].

**Сапунџúјската Лóква** top. 'ниви во блатисто место' (сп. прекар *Сапунџиев* + *локва* 'место каде што лежи вода'), во реонот на с. Радово, Валовишко [ЈИ,Ми...187].

**сарá*** f 1.'момент, време' ~ *утáра кóнизмáта, му вилú: "с'ăј сарáта, ш'ó за стóриш'?"* [MS,t,71]; 2. 'ред' ~ *с'ăкутрăј д'éн' хóждаха са сарá за óда сăс м'ạхóт ... дóјди сарáта да пóј за óда хúтра Пéтри* [MS,t,74].

**с'áра** f 'првото млеко од крава што се отелила' (не се употребува за јадење) [MS,s,100]; во Серско значењето се проширило: **с'áру мл'áку** ~ *нạ пăрвọтọ мл'áкọ ọтọфџáтạ што сạ ọјạгнúлạ сạ кạжýвạ с'áру мл'áкọ* [ДС(Ч),54].

**сараѓол' аваси** m 'име на машко оро од Гевгелиско, почнува со клечење'; сп. опис на споменатово оро: воопшто машките ора се одликуваат со "витешки" движења, тие час потскокнуваат, час се удираат по колена, час клекнуваат и *кликнувајќи* се приближуваат кон гајдаџијата или тапанарот [ТГ,321].

**сарај*** m 1. 'царски дворец, ограден со високи ѕидови' ~ *оттаму Мајдон стана, отиде на царјувите сараи. Царјут гу виде и му рече: "не идиш на меника да си цениш?" Мајдон му вели:"идам"* [V, PM,-72]; ~ *и óн, ни пéт ни шéс мóра д-óде ус-нúх. И трăгнýве. Арно áма на-тăргúнăнто, óн зна· óти ки-сăрăздéне, нéгувите брáте ки-вúјат нéго гу нéма* [ПД,168]– Т. Димитровски поодамна има забележано во југоисточните говори присуство на гл. именки од свршени глаголи, нашиот пример (од контекстот) : **на-тăргинăнто** претставува само дополнување кон неговата теза; ~ *ги пусна и децата потамо да ловјат, и кату ловјаха они, ги најдоха тамо: царјувото дете зема острата сабја, чамурџиата зема тешката бозлугана. И са дошли децата пак на сарајут* [V,PM,-232]; ~ *тогас царјут и двата деца ги милуваши и, колко удай имаши на сарајут, от сичките му*

*даде кл'учовету на децата, сал от едната удаја му не даде* [V,PM,-232] – во текстот се забележува посебност во редоследот: глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: **от едната удаја му не даде;** 2. 'убава, голема куќа, палата' ~ *Госпот рече на ангел да гу шета на прикрасни сараја, кату гу шеташи барлив најде една свирка тамо, га зема и отиде на Господа, му вели: "ти са мол'а Господи, да ми га дадиш на меника таја свирка"* [V,PM,126]; ~ *ако ти ја дадат, мила ле мале, [поскоро абер да чиниш, [море да растурам ветки куќи, [да направам висок сарај, [мори пинџерки му сидифлији, [а пирдијна кадифилиј* [ТГ,97]; 3. 'зграда на градска (општинска) управа' ~ *Кák нé, тугáј áс сáкăх ргéн, тугáј Мíџе Гóшовјо: ргéн бúше, мă-сáкше мéн, áма нé мă-дáвăха уд-дóма. Сáкше дă-сă-жéне, áма гу зимáа вујнúк Тýрџте. Уф-Кýкуш и-нусúа, и-зăтвурúа тáм уф сăрáј. Ут-тóо бúа скукнáли двýјца. Избигáли, уф-нáс дујдéа* [ВК(Мал),290]; 4. 'висок ѕид, ограда на палата' ~ *и ут-тáм, тръ̆гнат óни, óдăт кăј џáро. Тáмо зéмăт гу-прувáл'ат сăрáјо, нéгувио, дýпка нăпрáвăт и гу пýштат нéго пăрво уфнăтре* [ПД168] – во контекстот има повеќе случаи на перфективен презент: **ут-тáм, тръ̆гнат óни; зéмăт гу-прувáл'ат сăрáјо; дýпка нăпрáвăт.**

**сарак*** m, zool. 'црв што го јаде дрвото' ~ *видела ја бабата и ја рукала да ја попоште. Тја утишла, и питала ја бабата: "Што поштеш синко?" – "Цăрве и сараче, бабо". Бабата завела и нејă, откарала ја дома си* [V,PM,286].

**саралăк** m 'болест од која кожата и очите (на човек) стануваат жолти'; со исто значење: **ж'лăт'éц** [MS,s-100]; сп. примитивно лекување на болеста жолтица: на темето на болниот ќе му ја расечат кожата унакрсно, а потоа местото се трие со лук [ТГ,229], и: **сăрлăк** ~ *нúм јáди уд-нéго, ут-сăрлăкут е фáтин* [ПК,2(Ал),109].

**сарандáподо** n, zool. 'стоногалка' [ЛС-(К),96].

**сарапук** m 'навредлив збор: проклетник, изрод' – сп.: кога се караат жените паѓаат и тешки навреди; освен *сарапук* можат да се слушнат уште зборовите: *вошла, смрдлива, маразлива* (болникава), *ѓутурум, уруспија, арамија* и сл. [ТГ,319].

**сарáф** m – в. **сарáфин** ~ *му гувóри Афéндот на нéгу, да му ричé: А лóшо измикáр, да тешковúт', ми пузнајá ти на мéн шо жнúјам дéка нé сијáх, и приберýам дéка нé сам дáл; требýаши и ти да гу дáдиш на сарáфити мóјто злáто* [MV,K,271].

**сарáфин** m 'во минатото, во Турско, банкарски услуги се вршеле на улица, човекот што тоа го правел се викал **сарафин**' ~ *Удóл џ'амúјата имáш'и идúн сарáфин, пáж'да на врăх сарáфину и гу уклавáва* [MS,t,56].

**сарацалива (билка)** f, bot. – сп. начин на народско лекување (со билки, односно со *сарацалива билка*): на празникот *Инов-дин* (Иванов-ден) рано наутро жените одат в поле и берат различни лековити билки; се верува дека билките собрани тој ден имаат посебно силно дејство. Меѓу споменатите треви има една што се вика *сарацалива;* со неа се лекуваат болни *"уд срце, уд треска"* [ТГ,72].

**сарацалива рана** f 'тоа е рана што многу тешко или никако не се затвора, туку непрестано тече' – се

лекува на тој начин што се зема *сараџалива билка,* ќе ја изгорат, а потоа пепелта ја мешаат со масло и ја ставаат на раната [ТГ,234]; в. **сӑрӑџá**.

**сарáч** m 'човек што прави седла, узди за коњ и сл.'; сп. top. **Сарачов Брјаст** (од прекар *Сарачо* + брест, дрво) — во реонот Горни Порој, Валовишко [ЈИ,Ми...,187].

**Сарбине** 'прекар' (запишан во Дојранско) ~ *áјде тӑргнáме сјá зӑ-ф-сéлто, сáнки мáјка ќа-вúдум áс тáм! Удéјки нӑ-стрӑтé адúн чувéк уд-нáшто сéло, глýх бúше, Сарбúне му вúкаа, бáш Сарбúне, пу-тýрцко сарбúне знáчи глýх* [ПД,172].

**сạргáло** n 'направа, ренде' [ЛС (ЈК),95].

**Сариjáр** top. 'место каде што има *карпа* со *жолтеникава боја'* – позајмица од тур. јазик (с. Фраштене, Серско); во Валовишко има слични топономастички образувања: **Сарúсу** 'извор со жолта вода' (с. Дели Хасан) и **Сараѓол** 'блато на кое водата е жолтеникава' (с. Царвишта) [ЈИ,Ми...187].

**сạрлú(ј)а** f 'слатка пита со кори, вид баклава' ~ *нӑ-орáчо кá ќи-зӑфáте да-óре, дӑ-сée сӑ-нóсе кӑнúска. Уф-кӑнúската úма сӑрлúа, пугáча и кạлúнка* [ПК,2(Гӑр),64]; сп. уште: називот **сарлија** го среќаваме во описот на постот **тримери** – тој што држи *тримери,* тридневен пост за *Виликденски пос,* на третиот ден оди в црква и со него доаѓа некој од неговите блиски и носи: погача, *сарлија,* засладена варена пченица и малку ракија [ТГ,14].

**сарма** f 'јадење од ориз и мелено месо завиткани во лист од зелка или штавел' – сп. освен **сарма** во описот на видови јадења од Гевгелиско и Кукушко, се споменуваат и следниве: кога ќе се постави *софрата* се носат следниве јадења: *сарма сус кисала каша,* или *ќуфте сус каша, дулма* (млади тиквици полни со ориз и мелено месо), *рибник, пил'аф* или *сутлијач* [ТГ,21]; ~ *пéт тóпки сарми издéх* [ПК,2(Крец),113].

**сармалија** adj, indecl. 'нешто направено од сребрен конец, од срма' ~ *"Ти кога ки с-јодиш, лудо, [и јас ки ти дојдам, лудо, [сус теб на мимликет, [сус теб на вилајет!"* – *"Јазе да ти купам, Злато, [руба, мӑшка руба, [сармалија ле џама-дан, [алталија фустан* [ТГ,94].

**сарнóк** m, bot. 'вид печурка на која горниот дел, "капата" е свртена на долу' [MS,s,100].

**сарп** adj 1.'строг, решителен' ~ *и са случи, пашáта са разбол'á и умрјá. Пóсле се чýдеа, кóго да клáдат пашá. Рéкоа еднú богáти меѓу нúх: "ади да кладéми товá јабанџúа едúн паша, зааштó е млóгу богáт!" И кату влезé тóј, и бúл млóгу сáрп и фатúл млóгу харамúи* [V,PM,27]; 2. fig. 'остар (за нож, секира)' [СК,335].

**сáрп пӑнтиш'та** pl. 'патишта стрмни, каменливи, урвиште' [MS,s,100] – во заглавниот збор се среќаваме со остатоци од назализмот.

**сарӑбуру** n, bot. (pl.: сарӑбурýнта) 'цвеќе нарцис со жолта боја' [MS,-s,100].

**сарӑк** m 1. 'долг стап, мотка', кај Малецки: 'тутунови лисја што висат на една мотка' [MS,s,100]; но возможно дека тој не го доразбрал информаторот; веројатно низите од тутун биле потпрени со стапот (т.е. **сарӑкот**); за ова в. [BL,155]: **сӑрӑк** 'долг прат'; 2. 'вид весло, долга мотка што ја користеле *корабарите* кога управувале со *коработ,* што пренесувал луѓе и стока од една на друга обала на Вардар' [ТГ,428].

**сас** m, bot. 'водено растение, вид трска со која се плетат рогозини' [MS,s,-100]; ~ *и погăрмја оште аднăч посрáшно, и вúде, чи, адúна óган дúгна са та пáдна фаф полéто фаф адúн сáс. И офчéре рéче: "Нéка úда да вúдим, какăф бјéше тoвá óган, што пáдна фаф сазá!"* [V,PM,261].

**сас** m 'ориентален инструмент на жици' [СК,335].

**саска** f 'вид болест', ја викаат и **водена болес**; се лекува на тој начин што ќе се ископа коренот од тревата *зрнешника* (од видот *Solanacea*), ќе се вари во вода и потоа се пие [ТГ,228]; во Кукушко запишавме **сăска** 'туберкулоза' ~ *сăступú чувéко, ут-сăскạта-ј фáтин* [ПК,2(Грам),110].

**сáт** m 'лозје што е посадено само пред една година' ~ *сáт – прăвната гудúна, ш'ту гу с'ăјми лузéту*; архаизам (сп. во рус. јазик), називот го забележил Малецки во с. Сухо, додека во соседното село Висока не се употребува, односно се кажува: **нóву лузé** [MS,s,100]; сп. стсл. садъ, 'градина' [ЈИ,Ми...,186].

**саталик** m 'нешто што се продава' [V,PM,377].

**сатанá** f 'зол дух, ѓавол' ~ *и ричé на нúх: А видéх на Сатанá кату здрáк шо паднá ут нéбито. Ету ви дадéх на вáс пувéљата да стăпнити уфузгóри уф змúити* [MV,K,292]; ~ *шó ќи-му-дáј, вéчи н'áма нúшто, уф-бунúшт'и-е. Изв'áдạл цăрви, му-дáл. Пá му-дáл значи. И-тóгạ цăркнạл сáтạнáта* [ЛС(К),118]; ~ *и Бóг дọзвọлúл, тóј н'áмạ дạ с ọткáжи, áмạ сéạ сáтạнáтạ ќи-гумăчи. И пáсéјќи óфцити, тạквá сúлạ сéạ н'áкạквạ, грóм, тọвá, ọнọвá и óфцити г-изгóрé* [ЛС(К),118].

**сạтéн** m 'тенка, свилена материја' ~ *кил'áфка-ј кáпа ут-цăрăн сạтéн, бес-кузúрка, нóшие тéјко* (татко), *нóсаа и пóпуфто нáши* (се мисли на католичките попови што ги имало во Кукушко) [ПК,2(Гăр),58].

**сáтка** f, bot. 'вид пченица'; и: **усáтка** [СК,335]; – сп. освен **сатка** во имињата на житни растенија во Гевгелиско среќаваме: *ичумéн, рăш, увéс, урóф, лéшта, (у)сáтка – зạ чинúцта - жúто. Има цăрно клáс. Бéла-ј чинúцта, ама цăрно клáсе. Дрý-ăгто – цăр-вéнка. Сáткăта пá три јурнéка* (типа) *сă* [ИГ,119].

**сатрýе** pf 'сотре, уништи' ~ *л'у кóј хóдјовал за нáзикáна вóда, изјáвала го ламјáта. И ќосéто, катó са покáзал на визúрја сúн, глéдал да сатрýе детето. За дá го изедé ламјáта, дáл му едúн сăт и го испрáтил да донесé от назикáна вóда* [V,PM,257]; ~ *пак ламјáта е бол'áли очúте, та хú са озравúли от пепјалá и му дáла та си нал'áл от водáта. И са вăрнал та отнéл водáта при ќосéто. Пак тóј немáл тóлко благодарéниа за водáта, но глéдал да го сатрýе* [V,PM,257]; ~ *свăршúла са клéтвата, штó са проклéло детéто на ќосéто, óти, акó омрéа та нá пофтóр да стáне, тогá да кáже. И отишел та казал на баштá си, чи му е тóј сúн, пак ќосéто фáтили та сатрýли* [V,PM,259].

**сатăр** m 1. 'широк, месарски нож' ~ *тăрнóрицо-ј* (земјоделска алатка) *кут-сăтăр, ус-длăга дăрвина рăчка* [ПК,2(Рош),117]; 2. изр.: **сатăр не гу фајкја** (не може да биде убиен) ~ *и надујдеа, веле, неверни цел'ати, [да му а сечат русата глава, [ала никак сатăр, веле, на Бано Михаилăче, [ала никак сатăр веле не гу фајкја* [МЕ(Р),50]; **ýдри мосăтăро** (= убиј го, заколи го, немај

милост) [ПК,2(Гăр),204]; [ПК,2-(Гăр),58].

**Сауренија Мост** top. 'руиниран, разрушен мост во реонот на с. Волково, Драмско'; според Иванов од диј. придавска форма *саурен* 'разрушен', и понатаму од гл. *разорува* 'уништува' [ЛИ,Ми...187].

**сафи́** adj 'чист, вистински' ~ *"пуртукáлит'ạ, ш'у ми пýсна сăс Ѓóрѓạ, н'ắ-са пуртукáл'ạ, т'é-сă сафи́ злáту"* [MS,t,86]; ~ *сăфи́ мéсо, бис кóска, бис-лóј, сáмо цăрвéно мéсо;* ~ *мáјка пи́јше сăфи́ каавé* [ПК,2-(Гăр),74].

**сафрагăн** m 'лошо време' ~ *"Е, што уткраде, кажајте де?!" – "Ето што: беше един убув бустан. Заграден сè сус црни трјне. А воја урсус* (немирник) *што праве?! Ка му са прајадуве лубаница, и то сношти, пу воја ветар, пу воја сафрагăн и не глидаќи ни оти плет има ни, флеве уф бустанут и салде една лубаница беше, па и неја а скинал. Остави дạ, и сат бустан виран* (во лоша состојба, упропастен) *гу правил... се уд крф!"* (алегорично претставување на првата брачна ноќ) [ТГ,187].

**с'ạфт'é** adv 'првпат' ~ *с'éднува бáбата на круснóту, з'éва инá прăнчка и фáш'та с'ạфт'é, с'ạфт'é ('прăву, прăву') да нави́ва* [MS,t,7].

**саханче** n, dem. – в. **саан (сахан)** ~ *"Стани да идиш тамука, мени дека ме најди. Да викниш, да подрукниш, ке да излези мојта лел'а, да ја речиш от меника кланети, да ти даде нај-малкото саханче, онова саханче, колку да јадат, толку повики извира!"* [V,PM,79]; ~ *царјут извадил аскер без броj. Катарциата, кату и пл'унал аф саханчиту, колку јадјаха, толку извираши. Сичкиот акер јади, си најади и пак саханчиту пак пăлно остана* [V,PM,79].

**сахáт'*** (и: **саáт'**) m 1. 'направа, механизам со кој се мери времето' ~ *пóпут ... сахáтут гу им'ắш'и у ранкáта и гу гл'éндаш'и, кугá да дóјди óсим* [MS,t,68]; ~ *Тýрци шо имáло, Гăрци шо имáло, сè избигáли ут-Петри́ч, óти, кăжáли, тăвá ќе· нă-Бугáрја. Флизéме уф-грáдо, срéт грáдо. Имше áјн сáат, гу-рăстури́ли, сáато нă-кăмбáнта, сáат дă-чýке, тăкóв* [ПК,2(Мор)74]; ~ *ступаницата на тăрговецо прашила, кој хлопа на порти. Тој сă узовал и рекал: "Ела да ми утвориш, зашто мăжо ти ма прати да преспим тука у вас, та, ето и сахато си даде за нишјан"* [V,PM,280] – арх.: **сă узовал** (одговорил, се јавил); сп. стсл. **зъвати** 'повикува'; 2. 'временска отсечка од 60 минути, час' ~ *ут иди́н сахáт' гл'éнда, н'éма да сă клắтни н'ắфту ут трит'á* [MS,t,70]; ~ *"си хазắр' да дóш' си́га?" – "мáлиста! за пóда дур у думá и за-сă вắрна за пулуви́н саáт' "* [MS,t,84]; ~ *"хáла! хáла! јас и́мам пулуви́н сáт', ш'ту и́сл'áзух ут манасти́ру и за пулуви́н сáт' н'éтр'ạ ш'и́ч'ку сă изм'ạни́лу* [MS,t,45]; ~ *стáна д'ắт'ạ ту, ути́ди на ж'инáта, прýминá пу иди́н чирéјќ сáт', ч'ýка и манц'ó* [MS,t,10]; ~ *гу клáвами плáтнуту н'éтр'ạ стуји́ двáјсич'éтир сáтạ* [MS,t,8]; ~ *на ни́вата му тихи́са да и́ма еднá стáра крýша, и тóјнака, кату ориши млогу саат, са умури́ и оти́де, легна пот крушата мăра да поспи́е* [V,PM,30] – во контекстот еднинската форма **саат** е употребена наместо очекуваната множинска: **кату ориши млогу саат** (м. 'млогу саати'); 3. 'момент' ~

*ч'урбаџ'ијата сă нáјди разбуд'éн нóс сá·т' и ја ч'ý нарúч'нúцата* [MS,t,16]; ~ *и как хождаши, увреjнот ката ден у дума му зеваши ицата, и рекла един ден на нос човековата жена: "ох, госпоца, ако сакате да са куртулите от борч и да добијти пари, сега е сахатут да ја заколиш кокошта"* [V,PM,230] во текстот имаме уште еден случај на нарушена конгруенција: субјектот во машки, а предикатот (л-фор.) во ж. род: **уврејнот ... и рекла**; ~ *ја викна на дивојката: "ела тука Еленку!" И она отидел, гу бакна рăнката и тој ја дава един алтин многоценно... Онова сахат он направи на Лиму кехајовите куќа една одаја башка* [V,PM,164] – во пропратниот текст среќаваме нарушена конгруенција: **она отидел**, случај што од претходните истражувачи (Малецки, Голомб и др.) останал незабележан и затоа обратните случаи, кога субјектот е во машки а предикатот во ж. род ги објаснуваат како фонетска појава, а фактички се работи за морфологија – губење на категоријата род; 4. 'единица за мерење на простор со одење пеш' ~ *и си отиде неколко саат пăт и, га гленда, на едно мјасто една риба гол'ама, половината бјаши на морету и половината по суха земја, не можеши да са собери на морету* [V,PM,172]; ~ *кога трагнала старата самовила кату вăрла чума и за един приближи да ха прифтаса. Тја ошти две сахати мјасто далеку била, младата самовила познала* [V,PM,279]; ~ *тогá викнá едúн хизмикáр домáшин, му дадé пúсмото и дéтето го закарá на магазúите. Магазиите му бéха двé саáти далéку* [V,PM,152] – формата на бројот 2 за ж. род: **две**, нашироко во овие говори го покрива и машкиот род: **двé саáти** (според Бл. Конески се работи за образец позајмен од грчкиот јазик, иако би можело да се вклучи и факторот што повеќе пати го повторуваме: нестабилност на категоријата род во Долновардарско); 5. изр.: **уф лóш сáат сă-згудúло** (= се случило нешто кога среќата не била наклонета) [ПК(Гăр)]; сп. суеверие: народот верува дека во вторник не треба да се почнува важна работа, бидејќи може **да сă пугоде на лош сат** [ТГ,8]; **на што сахат** (= во било кое време) ~ *един човек, гу викаха името му Констандин. Тој на свирката и бил млого ќамил и така без него не трăгноваха јунациту: дегоде да подат, на што сахат да го викновали, он хатăр не расипуваши* [V,PM,227]; уште: **сá·т'у на двá** (= два часот) ~ *éми р'éч'и ýтр'ą да пóа сá·т'у на двáú* [MS,t,10]; **сá·ту на идúн** (= еден часот) ~ *éш'тó вилúш'?ú éда сă пуч'ýд'ą тóс в'éч'ер, да ýтр'ą сá·т'у на идúн да дóш' за ти кáж'ąú* [MS,t,10]; 6. сп. top. **Саато** 'стара кула за часовник во центарот на Сенгел'ово, Валовишко' [ЛИ, Ми...,185];.

**сáхатá** adj 'многу лош' ~ *си устáнах јас ивдувéц ... и живóту ми н'éса сáхатá (млóгу бéт') да ут утр'ą натáтак Гóспут' знáј* [MS,t,3].

**сáч'** m 1. 'испуштен дел на капата, надвес'; 2. = **врăш'ник** 'железна направа како капак со кој се покрива лебот кога се пече на отворен оган' [MS,s, 99 и 129] (значењето под 1. 'дел од капата' – дадено од Малецки, од други извори не ни е познато); од Серско Давкова наведува: **сăч** ~ *сăчǫ е кąпáк. Сąс*

*нéгọ се пọклáпạ м'áсниọ л'áп, ọт-гóр, и сạ-турýвạ жáрọ дạ-сạ-пчé* [ДС(Ч),141].

**с'ạч'é** (|| **сич'é**)* impf 1.'со помош на нож или друг остар предмет нешто прави на делови' ~ *ја крастóсуват тапс'áта и с'éтн'ạ фáш'тат да с'ạкáт кумáт'ạ баклавá* [MS,t,8]; ~ *и пóпот са качú на врăх кирамúдите, от диминúко да глéда. И земá барлúвојут еднá балтúа, и кату гу одрú на пóпот сóс балтúата, му га сјáчи главата, гá фăрлú аф бунáро* [V,PM,125] – неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали доведува до познатата појава, карактеристична за овие говори – редукција, поретко, како што е случајот во контекстот, се јавува и "обратна редукција": **одрú** м. 'удри'; ~ *тогас царјут му извади ониа царските дрехи и ги примени сос нихните пак сиромашки дрехи и му рече на сиромаху: "ади сега побратими, да идиш пак аф гората да сечеш дăрви"* [V,PM,65] – во текстот имаме уште еден пример за проширената функционалност на множинската наставка **-и** кај имenките од ср. род: **дăрви**; 2. 'направи застор на вода, да не тече' ~ *и затова, синку, тинака, л'у да идиш таму да видиш, дека е мајката на водата, да га сечиш да не иди хич вода на чешмата* [V,PM,42]; 3. изр.: **заедноч гу сечи** (= кога нечија иницијатива не се прифати, или поточно: биде остро одбиена) ~ *и жената тогас му вели на мăжо ú: "мăжу, тогас, как да е, и јазика ки дојдам сос тебика на свадбата!" Куумциата вели на неа: "сичку бива, жену што да сакаш, само жена јазика на свадба не карам!". Заедноч гу сечи* [V,PM,7042]; **ќи-ми-сéче нạ-прáзо вóта** (= не може да ми стори ништо) [ПК(Гăр)]; **му са сичеја жилте** – се кажува кога некој е немоќен, односно се однесува немоќно [ТГ,248].

**сачма** f 'обработено, наѓубрено земјиште на кое се фрла семе од специјален вид црница (служи за храна на свилената буба), и откако ќе никнат млади црници тие се негуваат и дури идната година се садат во бавчи' [ТГ,405].

**сацак** m 'железен триножник (пирустија) врз кој се става јадење за да се вари, односно вода да се грее'– називот **сацак** го среќаваме во описот на следново верување: кога врне град народот го изваѓа надвор, на дворот триножникот – *сацакут*, уште лопатката со која се чисти пепелта од печката – *катција*, а освен тоа тие што имаат пушка ќе испукаат по неколку куршуми; на прашањето: зошто тоа го прават? – немаат одговор, туку ќе речат: *"Така трабуве"* [ТГ,432] – суфиксот **-ува** се додава кога од свршени се изведуваат несвршени глаголи, т.е кога се менува гл. вид,, меѓутоа во долновардарските говори го среќаваме и кај глаголи што во основа се несвршени, каков што е случајот од контекстот: **трабуве** изведено од 'треба'.

**саш'тúса*** pf 'крајно се вознемири, се збуни' ~ *лáфувéту т'éс гу саш'тúсаха Ѓóрги* [MS,s,100].

**сбăркан*** adj 'тој што губи контрола, што е психички исцрпен' ~ *стáрата на синá си, рéче му: "Чéдо, јас та сам бизáла и хрáнила, и ни штеш да ма ожéниш". И синá хи са ч'ýдеше, далú е лýда или ни е. Отговóри синá хи: "Мáју, тú си лýда и сбăркана. Кóј та зúма, и да та óжене?"* [V,PM,264]

**свáдба** f 'церемонијал во врска со склучување на брак' ~ *кату чу така царјут, познал ча беши не-*

*гова момата, и заедноч стана и му даде познание на сички. И си зарадуваха млогу и чиниха и свадбата, га ужениха* [V,PM,37]; ~ *царјут, кату чини кал'ата, зема и секакви свирки да свират и тăпани да тăпат, свадба курдиса* (организира) [V,PM,61]; – штом ќе удри *тăпăн* ќе речат: *"Ха, саји било свадба... е, сега праличе, умјасе на свадба... Свадба биз тăпајне, црква биз поп! На свадбата душа даве тăпăн"* [ТГ168]; ~ *момата знаиши за него. И царјут га даде, от лафот* (зборот) *са не вăрна. И дојде врјаме сфадба да чинат, да идат за ниевеста, царјувата мома да га земат* [V,PM,-90]; ~ *блúзу трú годúна га úмаши кату добúтук. И пáк отúде, земá от дрýгата смóква, га дадé накýси, и пáк са чинúла прилúчна цáрјува мóма. И тогáс вéки чинúха свáдба гулéма, пуснáха хабéр и на цáрјут* [V,PM,29] – во контекстот имаме уште еден пример за специфичниот редослед: атрибутот во постпозиција во однос на именката: **чинúха свáдба гулéма.**

**свадбар*** m 'учесник во свадбената церемонија' ~ *"Царјут му вели: немој скокнуваш кал'ата! Ми е жал, да не си одавиш!" Али тојнака са вăрна образот каде царјут и му вели така страшно-страшно: "царју, царју, јазика аку сам јунак, сакам прет свадбарите да си покажа!"* [V,PM,61] – во контекстот има повторување на прилогот со цел да се потенцира неговото значење: **му вели така страшно-страшно;** ~ *сфатбарите го пречекале на Госпо. На вечерта Госпо рекăл: "Утре, да знајте деца, ќи врне снег". А тије му рекле: "Не вируваме"* [ШД,5(438]; ~ *зă-нивéстăта ќи-спрéма дрýга кóла, брúшка му-вúкăме нúе, нă-нéкуа пó-áрна брúшка, пó-áрни кóјна и ќи-óдиа дă-ă-зéвăт нивéстăта. Удéќи дă-ă-зéвăт ќи-ă-причéкăа свăдбáрито* [ВЕв(Ил),307]; ~ *тóјнака кинúса от тáмо да си úди. На пăтју срјáти свадбáри и нá нúх ги исмáми, нивјáстата нáсат га вăрнáха* [V,PM,61]; ~ *това кату рече самовилин син, заедноч зема мегдан и прискокна три пăтја от кал'ата. Кату видоха така сичките свадбари, фатиха соç голем и велико глас да пејат славна песма* [V,PM,61].

**свадбарски*** adj 'нешто што се однесува на свадба' ~ *кога месјат, онаја дивојка за надјани от зентјут фесот, да така ки фати да меси, па другите около за пејат песми свадбарски* [V,PM,247] – случај кога предлогот **од** укажува на посвојност: **надјани от зентјут фесот** (м. 'на зетот').

**свали** pf 1.'симне нешто од повисоко на пониско место' ~ *и бéше млóгу студéну, штóту са кáмене пýкащја от стýт. И стáрата сичкá нăш си триéше забúте, и кугá сăмна, рýкащја на синá си: "Сúну, éла ма свáли и ожени ма!" И тóј са зáч'ýди пак, штó да е прáви* [V,PM,264]; ~ *си-óде дóма, му-вéле нă-иднă-бáба: "Мăр бáбо, му вéле, нă-фил'áн мéсто, нă-фил'áн чéшма úма иднă-чýпа нă-тупóлта кăчéна, му-вéле вóа, áко мóжиш бáбо, дă-ми-ă-сфáлиш* [ДК(Ран),125]; ~ *дóбро-ąма, тó: кá дујдéл ду-нéгąвąта кăшта, мéсто пáри дą сáке, уддéл и нą-кąмúлта тáп углáмнико гу сéче, гу-свáле тувáро. А тó: си-óде сус-пулвúн углáмник* [ВД(Ник),279] – во контекстот среќаваме употреба на свршен глагол во презент: **тáп углáмнико гу сéче, гу-свáле тувáро**

(место: '... свал'уве...') ; 2. – **(се)** ~ *и-вóа гу-пúте: "Да не видé тақóф и-тақóф чувéк?" – "Сéа зąминá. Свáл-се ут-кóјнут, бéл'ки тăрчинúк ќă-гу-фтáш"* [ВГ(Ѓ),274]; ~ *зéва сúто, зéва нóшви, зéва бráшно – бáбăта óде тáму. Гу-клáва сúтто нăóпко, нóшфите нăóпко – ќи-сéе брáшно. Тá чýпăта му-вéле: "Бáбо, нéму тáка". – "Е, сфáли-сă дă-ми-кáжиш, нé-ми-сă пýле"* [ДК(Ран)-125]; ~ *и му вéле: "Инă крýша úма тýка". Зăпúрăт тáму. Сéа кóј ќи-сă-кáче? Пá слéпјут, крúвјут нă-мóже, скăршéна нóга. Сă-кáчфа слéпјут. Му-вéле: "Јáс ќи-дрăсăм – ти ќи-бéриш. Кóа ќи-сă-сфáл'ăм, тугáј ќи-јáјме"* [ДК(Трем),136]; ~ *жената вечерта влела в худајăтă да си легне, распăсала сă, свалила си гердано от гăрлото и го закачила. Овчаро в сăндăко през сăрчето* (= стакло, погрешно пишува 'сăрцето' – очигледна печатна грешка) *гледал и видел, чи на корема имала нишан маслинкă* [V,РМ,281] – во текстот има употреба на именка, наместо придавка, како атрибут на др. именка: **имала нишан маслинкă** (позајмен образец од тур. јазик) ; ~ *тоги момата и детто а прагăрнале и рекле: "Ти си нашта мајка"! Си свалиле капите* (пишува: 'камите' – очигледно печатна грешка), *косата да му виде* [V,РМ,268]; 3. изр.: **гу свалúх тувáро** (= свршив важна работа) [ПД,137].

**свал'уве** impf 1. 'симнува' (в. **свале**) ~ *ăнăмкăта тóлку изгурéна бúла зă-мăж. Е, óде бáсми дéка прудáва. Мăкидóнцут бúл лéп чóек. Му вéле: "А бе кăýрин, сфáли-ми тúа тупóј бáсма!" Му-сфăл'ува кăýринот. Шýка-шýка, шýка-шýка, нé зéва* [ДК(Ран)134]; ~ *сáмо сфéкурут úмăше прáво дă-ă-сфáли нивéстăта. Ќи-ă-фáтише уд-рăкăта и ќи-ă-сфáлише. Кóга ă-сфăл'ýвăше па úмăше иднá пéсна зă-сфăл'ýвăнето нă-нивéстăта* [ВЕв(Ил),307] – во текстот среќаваме нерегуларна употреба на предлогот **уд** (од) наместо 'за': **ќи-ă-фáтише уд-рăкăта** (место: 'за рăкăта) – за ова в. во граматичкиот дел; ~ *мома јоде за вода, [биќар јоде пу неја, [викна биќар, продвикна: ["Бре стој, моме, пучекај, [да ти стомни пуносам, [да ти рамо улекне". [Спрсна мома да беге, [и он спрсна пу неја. – [Свал'уваќи стомната, [зилен прстан са скрши, [викна мома да плаќе* [ТГ,368]; 2. – **(сă)** ~ *бáбăта óде тáму. Гу-клáва сúтто нăóпко, нóшфите нăóпко – ќи-сéе брáшно. Тá чýпăта му-вéле: "Бáбо, нéму тáка". – "Е, сфáли-сă дă-ми-кáжиш, нé-ми-сă пýле". И вáа сă-сфăл'ýва. Пу-трó, пу-трó; пу-трó сă-сфăл'ýва* [ДК(Ран),125]; ~ *тăргнáле да-и-гóнат мăските тá-кă-нáка. Вó убисéн кă-бúл, сă-свą л'ýва ут-бýкта и свăртýва óкулу аден-рúт, минýва пред нú и-сă-убисýва на-адна-дрýга бýка. Ко-гувúшле аскéрте, сă-субрáле сăта* [ВК,(Ран)323]; глаголската форма **свал'уве** е регистрирана во описот на религиозниот обичај – носење *панагија* в црква: ако селанецот однесе в црква голема *панагија* свештеникот се лути со овие зборови: "*Си ми дунсел цал леб, за десит души да ручат! Малце дунеси, ама су сé срце дунеси! От ки дунесиш цал леб, Госпуд не са свал'уве да руче*" [ТГ,220].

**свате** pf 'парализира'; сп. клетва: **Госпут да те свате, магаре уф куки да не ти рикне** (= да се парализираш, поради што и магаре в куќи да немаш) [ТГ,319].

**сватин** adj 'парализиран' (со вкочането тело или само дел, пр. раката) ~ *алис сва́тин, не́ мӑрди́не* [ПК,2-(Гӑр),152].

**сва́ште** impf 'ги разбира работите, сфаќа' ~ *бил'ме́с Ту́рците ви́кат на то́о шо́ не́ сфа́ште: "Шо́ му кажу́виш нӑ-то́о бил'ме́с, сӑнки ќи-т-рӑзбе́ре* [ПК,2(Пост),23]; ~ *путсе́тин, ги сфа́ште ра̨бо́тте* (се кажува за младич од 15–16 г.) [ПК,2(Крец),41].

**сва́ште (сӑ)** impf 'се парализира' – в. **свате** [СК,335].

**све́кур** m 'таткото на сопругот е свекур за жената' ~ *прӑвно дујде́ све́курут. Мӑ ариса́ сус ву́јкото на̨ мо́мчто* [ИГ,116]; ~ *ашколсу́м си́нко, шо́ измитлӑк* (помош, грижи) *му-прӑува́ на-све́кур-ти* [ПК,2-(Ним),51]; ~ *све́курут или та́ткуто си бӑкну́вӑт рӑка, ко́ј е по́-мла́т. Ќи си ла́фӑт. Ста̨на́ све́курут гу кла̨де́ ни́јнут ниша́н прӑт та́тко, ста̨ на́ та́тко – на́шут гу кла̨де́ прӑт све́курут* [ИГ,116]; ~ *све́кӑрут ќе-оти́де у-мо́ма̨та на-годи́на, на-полови́на, ко́га ќе-му-па́дне пӑт, – за-сва́дба да-се-прикажу́ват. Ќе-ка́же све́кӑрут: "Ќе-да́јш мо́ма̨та, за-ф-неде́л'а сва́дба да̨-пра́виме?"* [ВЕв(Бар)300].

**све́не (сӑ)** impf ~ *'сӑ стрӑму́ве'* [ПД,132].

**Свентил'а** top. 'руини од голем манастир "Свети Илија", во реонот на Клепушна (Зилјаховско)' – со траги од назалното ѧ (Свѧти ...) [ЈИ,Ми...188].

**све́нтиц*** m 'личност што е посветена, на која луѓето се молат и бараат помош' ~ *свнце́ту са̨ на̨пи́са̨нӑ* (нацртани) *на̨ ико́нӑта̨; чувӑк са̨ пусв-нти́л* [ПсС(З)69]; ~ *ви́ка̨: "Ни́ко̨га̨ш не́ мо́жиш да̨ го̨-о̨ткло́ниш. За́што̨ да̨-го̨–мӑчими чо̨в'а́ко̨! Оти с'а́ко̨ј све́тци сѐ са̨-мӑчини ти́а̨, за́то̨а̨ са̨-све́тци"* [ЛС(К),118].

**све́нче** n, zool. 1. 'мала, штотуку излупена вошка' [СК,335]; 2. fig. 'слабо, неразвиено дете: ~ *адно све́нче-ј, а́ма ја́-ина́т пӑлӑн* [ПК,2(Гӑр),100].

**све́сто** n (и: **свјаст** f) 1. 'способност за осознавање и восприемање на реалноста, на она што не́ окружува и што се случува'; ~ *Ас о-гле́дум Ку́куш де́ка-ј, а́ма па́ пи́тум, у́ш не́ зна́м, де. "А, то́ӑ гра́тче-ј Ку́куш. Изго́рӑно, са́мо пипили́иште-ј, не́ма гра́т, не́ма ни́што". Ас, си-ве́л'ум нӑ-акӑло: "Ко́лко пӑти сум-бил уф н'о", а́ма све́сто не́ ми да́ве дӑ-ка́жум* [ПД,172]; ~ *а́с трӑгна́х. Ут Пӑтӑро́с ду Го́лӑк о́дум, и ти́ӑ, ка́ ки му-зӑслӑбе́ нӑ-чуве́к све́сто, ти́ӑ гӑрчките уфице́ре, шо мӑ-ка́раа нӑ-у́чӑне сѐ сӑ прӑд-ме́не* [ПД,173]; 2. изр.: **свјаста му са зе** (= стана неспособен да мисли) ~ *"ами сега как да ти куртулисам од мајка ми? Ади за ти метна у морету, ти ки си чиниш патка. Мајка ми ки дојди, ки ти тера"... патката са обвӑрна да ја види, и л'у са обвӑрна и свјаста му са зе* [V,РМ,279]; со исто значење: **све́сто ми сӑ зӑвӑрте** ~ *све́сто ќи-ми-сӑ-зӑвӑрте нӑ-то́о слӑнце ја́ко* [ПК,2(100)].

**свети*** impf 1.'испушта, излачува светлина' ~ *тојнака, кату излезе уданәд, најде чешма, на чешмата беши Маркова керка: кату слӑнце светиши, кату месичина греиши* [V,РМ,77]; ~ *кога влезоха аф нетри, гледа човекот, некој* (никој) *човек таму нема, само една трапеза пӑлна сос секакви слатки манџи и три кандила на врӑх трапезата беха запалени, што свитјаха*

[V,PM,84]; ~ *как беши трапезата пăлна и неговата кăшта така ке да е пăлна дури до век, и кату как трите кандила свитјаха на трапезата, така и твојут брат ки свети на светут дур до век* [V,PM,85]; и: **сф'ăти** ~ *гл'éда на главáта-ји идúн ш'андáн' сф'ăти; и на нуѕ'ăт'ą друк ш'андáн' сф'ăти* [MS,t,21]; ~ *прастá и сф'ăт'ąла в'éч'ер* (= земјата светкаше навечер) [MS,s,101] – во контекстот е зарегистриран архаич-ниот назив **прс** 'ситна земја', сп. рус. *персть*, пол. *pierść*, чеш. *prst'*, ст.сл. **пръсть**;

2. 'осветлува, прави да се гледа' ~ *тиникúјно-ј, уф нăтре úма гáс, ус-нéго си-свéтме кá óдме уф-штáлто, прă-дубúците* (станува збор за направата **гăсеник**) [ПК,2(Драг),37]; ~ *шо и вúдело истúнцко, шо му сфéти сéкој чóвек шо и уф инсáнот, бéши на инсáнот, и инсáнот зарди нéго са чинú, да нé гу пузнајáле* [MV,K,251]; ~ *ѕвездата Кирванка* (сп. 'керван') *испаѓе сабајле рано, нă-кирџијте д-им свете дудек că-прăвиде* [ПК,2(АЌ),58]; ~ *биз нéго нúш'то не са стóри, шо си чинúле. На нéго му бéши жúвот, и жúвот му бéши вúдело на л'ýдите; и вúделот сфéти на темнúца, и темнúцата нé гу пузнајáле* [MV,K,251] – во текстот имаме беспредлошки додаток за место: **и темницата не гу пузнајале** (м. 'во темницата'); 3. 'пропушта светлина надвор (пр. низ прозорец)' ~ *кóга нăпрăвúла жéнта тăкá, бáбта Срéда избăгáла и жéнта шо-рăбутúла спрути срéда си-легнáла миѓу дéцата. Арно-ама бáбта Срéда пáк дујдéла и видéла оти кýќăта нé свéте* [ВГ(Бог),276]; ~ *сиромахот казал: "Ее! Ако не ми даваш, ќе си отдел'а", и си отделил. И зенгинот си врнал, а сиромахот врвел и стигнал до една гора. Видел на горатa сфетела една колиба* [ШС,5(415)] – во текстот среќаваме проширена употреба на предлогот 'на': **видел на горатa** (место 'во горатa'); 4. 'блеска' ~ *уф-прăсна мúса* (бокал од глина) *сă-клáве вúно. Глигóсна-ј и уд-вóнка и фнăтре, пóвичко úма кąфéни буú. Свéте, гą-нóсаа за-суúш адно врéме нă-свáдби* [ПК,2(АЌ),90].

**свети (се)** impf – религиозен ритуал: на празникот *Вудици*, в црква, откако ќе се испее тропарот "*Во Јордан'е...*", штом ќе заврши литургијата, *свети се водица*. Водата *се свети*, или *крсти* пред црквата во еден поголем котел. Откако водата *ќе се крсти*, свештеникот со китка босилек ќе ги попрска верниците по челото, а тие го бакнуваат крстот.

**свети** adj 1. 'тој што е "божествен", кон кого се има религиозна почит' (во состав со имиња на светци) – : колкава важност кај народот имале светците, односно празниците на нив посветени се гледа и од тоа што постарите луѓе годишните времиња ги одредуваат според празниците, а не според званичниот календар, така во Гевгелиско: пролетта трае од *Свети Чтирасат* па до *Питров-пос* [ТГ,7]; – времето на 2 недели пред Св. Илија се вика: *Свити Илијув огин, или Св. Илијув пек* [ТГ,15]; ~ *кул Свúт-Илúа, тугáј ќи-фáтат тúą кречуфто дă-прáват, дă-кречат* [ПК2(Гăр),174]; – празникот *Свити Јуван* се слави неколку пати во годината и во врска со тоа во Гевгелиско има изрека: "*Кога не им са рабутило, сè пу един Св. Јуван кладеле*" [ТГ,26]; ~ *сфитú Ифтú-мус* [MS,t,43]; ~ *ја вúд'ąха мумáта, такфáс хýвава и ... сăс тóлкус*

*хýвава рýба и си р'éкуха: éтáс-и сфитá Бугурдúцай* [MS,t,23]; ~ *де един ден беши залинал от дома му, друг един просик та му вели: "ади Петку, стани да појми на сфети Илиа, динеска панаир станува, тамо да просими!"* [V,PM,196]; ~ *ричé на нéа: Сфéти Дýх ки флéзи на тéб и тó шо ки си рóди ут тéб, Сфетéнио, ки си кáжи Господúново Сúн. И éто и Елисáвет, тфóа руднúна, и óна устанá тéшка за дéти сéа на стáрос* [MV,K,316]; 2. изр.: **свéти вǎзǎл** (= парите се издигнати до пиедестал на светост – сп. **вǎзǎл** 'свиткано крпче во кое се чуваат пари') [ПК,2(Гǎр),192].

**Свети Добǎрчина** top. 'карпест гребен', над Клепушна, Зилјаховско. Во врска со потеклото Ј. Иванов упатува на 2 можности, прво на синтагмата од предлогот *до+бǎрчина* (= до ридот) и втората од лич. име *Доброчин* [ЈИ,Ми...,189]. Нам ни е по уверлива првата претпоставка бидејќи во југоисточните говори многу често се среќава апелативот *барчина* со значење 'рид'; доволно е да се погледне во "Зборникот" на Верковиќ кадешто на многу места е фиксирана односнава лексема.

**Светú Ѓóрги** top. 'могила и параклис со истото име во близина на Горно Броди, Серско'; има голем метален крст, којшто над 250 год. му се одупира на времето и не 'рѓосува, така што натписот се чита: "**ИС ХР НИ КИ**" [ЈИ,Ми...,189].

**Свети Ено** top. – во односниов назив е засведочена една фонетска појава карактеристична за југоисточните говори, особено за кукушкиот: прегласот ***а*** > ***е*** ; според тоа во прашање е името *Јано*, односно *Јо-ан;* споменатава појава во кукушкиот говор е регистрирана во мно-гу случаи зад мека согласка, или што некогаш била мека: *ејце* < јајце, *еска* (< лич. зам. 'јаска') и др. [ЈИ,Ми...,190].

**светилни** adj 'кога нешто е светло, осветлено' ~ *как беши трапезата пǎлна и неговата кǎшта така ке да е пǎлна дури до век... Но тинака, напротиво, аф светилни вечир ке да умриш, штоту тешку казуваши стариот за ониа што умрјаха* [V,PM,85].

**светкǎ** impf 'испушта светлина на моменти' ~ *óде тáмо, глéде уф-пóл'-то нéгде свéткǎ óјгин. И уддéл тáмǎ нǎ-тó· óјгин. Кóга уддéл, глéде тáмǎ éдин гулéм кǎзáн вáре и-укул-кǎзáно читирúјсе дýши спúит* [ПД,168]; ~ *уддéх, мáјка нéмум, вýјку úмум. Одум, глéдум свéтке пумáлко, вúкум: "Дǎ-чýкнум, дéцǎта ки-стáнат". Сáкум дǎ-нé мǎ-вúдǎт дрýгите* [ПД,173].

**Свéтла** – ж. лич. име запишано во Кукушко ~ *дóд Свéтла* (*дод* < 'дода' – постара сестра, односно братучеда) [ПК,2(Грам),244].

**светне** pf – в. **свети** ~ *удиле да му речат: "Воа конак–арин конак, ама, ако да земите безценни камајне ут тоа место да да кладите уф конакут, уште толко ки светне. (На тоа место најстина имало безценни камајне, ама кој удил тамо, не са варијнал жив)* [V,PM,268].

**свéтло** n 'виделина' ~ *и кóга а вúде óн, прáво ус-тúǎ нóжувуто, двáта, уф-глáвите, двéте, ú ги-зǎбóде. Пучнáла тá· дǎ-рúке и сус пáшкǎта гу-мáне кǎндúлто, гу-изгǎсе и нéма свéтло. Гǎ-утипáл лáмјǎта, áли нǎ-мóже сéга дǎ избрúше крǎфта* [ПД,167] – уште еден пример за присуството на адверсативниот сврзник **али: -утипáл лáмјǎта, áли нǎ-мóже...**

**све́тăл*** adj 'рус' ~ *дạскáлкá ми бéш Кạти́нạ. Т'áа б'áше ọт-Дми́р-Хисáр. Б'áше свéтла, сạс бóенọ плáвọ кóсме, висóкạ и с'áкујпạт дýтрạнạ пу-грáтцки* [ДС(Ч),160].

**свешник** m 'црковен реквизит, обично од бакар, на кој се ставаат и се палат свеќи' ~ *там наградила една сарајă, на котри доварето били от голо злато, потонето от сăрче, и на сјакă камаркă светил златен свешник* [V,PM,285] – во текстот се забележува архаичната зам. форма **котри** 'кој'; сп. стсл. *къторыи,* рус. *который, пол. który.*

**свшт́енạк** m 'звање на духовникот во православната црква' ~ *вúка: "Дрáги сл'áни, ќи-си-пọмóлими нạ Гóспọ, нóгу сýщạ-и, вúка, áс кáọ свшт́енạк, áс ќи-си-мóл'ạм, áмạ сéлọтọ дạ бúди слóжнọ* [ЛС(К),-119] – во контекстот именката *село* е употребена со значење: 'селани'.

**свешта*** (и: **свеќа)** f 1. – в. **сф'ăш** ~ *от сиромáх, што бéши, заеднóч бидé од брáта му побогáт. Вечерта са применúха, облечúха, и децáта му земáха свештúте му и си отúдоха нá дéн велúкден на цéрквата* [V,PM,148]; ~ *ут-свéштте нăпрáва, ѓóа мăртóвец, дă-рéчăт óти чýпата умúра и дă-зăкóпăт. И му-пýшта нă-цáрут ăбéр óти чýпата ýмра. – "Е, áко ýмре, нéка ýмре", вéле* [ДК(Дур),144]; ~ *пăнгáро-ј мáса, стóо уф-цăрквăта ду-врáтта, нăнéго стóот свéкте* [ПК,2(Ал)94]; ~ *што си веле ем гуворе Попово Јуванче: ["Дали сакиш, Ванѓелино, свеќа да ми светиш? [Или сакиш, Ванѓелино, сабја да целиваш? [Или џанум чаша рујно вино да ма служиш?"* [ТГ,41]; ~ *хај си стана, хај си зима једна ругузина; [си ја зави, си ја врза куту права свеќа, [јуд уд згоре ја пулија сус смола и катран, [како, џанум, ја запали уд пладнин сабајлин, [она му свитила, џанум, дур ду црна мрака* [ТГ,42]; 2. изр. клетва: **зă-тимéн и свéшти дă-ј-дáде** (се упатува кон некого што присвоил нешто туѓо – *тименот* и *свештите* асоцираат на смрт, на погреб) [ПК,2(Гăр),165].

**свешчичка*** f, dem. – в. **сф'ăш** ~ *бúло дóцкăна и тó: тăргóвăцо видéл дéка свăтé: уф-нéко: кăшча свитúло – тугáј нăмáло лáмби, сăдéле нăкăндúла, нă-свéшчички* [ПД,151].

**Свидово** top. 'ниви на стрмно место'; според Ј. Иванов: од името на растението **свид** *Cornus sanguinea,* запазено во други словенски јазици [ЈИ,Ми...,191].

**свии*** pf **1.**'направи нешто да не биде право, т.е. свитка' ~ *от јунаците сос авџиолиа стана букосвиец, ги фати падарите, сакаши да ги свие кату вăжета* [V,PM,45]; ~ *как отиде две дена пăт, и на пăтју најде един јунак, на гората буките га свиеши га чиниши вăжета. И л'у гу виде му рече: "поможи Бог јунак!"* [V,PM,43] – во текстот има 2 посебности, едната е лексичка: растојанието се мери со потребното време за да се помине тоа растојание: **как отиде две дена пăт,** втората посебност е морфолошка: изразување на вокатив со формата за номинатив: **му рече: "поможи Бог јунак!"** (место: "јуначе"); 2. – **(са)** 'се замота' ~ *и на чесá пудý тúхан вјáтар, јýди* (ветар што се врти во круг и крева предмети, виор) *са свúха сас вјáтар. И са евú едúн ч'ул'ак сас сúф кóн, дојде фаф хóрото на срéде сас кóне и си завăртја главáта* [V,PM,259]; ~ *и вó шó прáве? А пýшта гáгăта, шу-фăштáше*

*ófци гáгăта, ă-пýшта у-кăпѝнта д-ă-извáе змѝјта. И змѝјта сă-зăфáти пу-гáгăта, пу-гáгăта, му-сă-сфѝ нă-тѝлут* [ДК(Бош),137]; 3. изр.: **му-гу-сфѝ тѝлут** (го уби) ~ *"Амáн, вéле, шó сáкăш зéвăј, устáј-мă жѝва!" Му-гу-зé флóринут и сă-тóкме д-ă-зăкóле и вá мисичѝнта удрѝла. Мисичѝнта удрѝла, нéма нѝкуј у-óрмăнут дă-сă-пужáле. –"Мисичѝно, вéле, бѝди сфéдук тѝ!" Тó му-гу-свѝ тѝлут, ă–зăклá жéнта* [ДК(Бош)139].

**свијна*** f, zool. Suc scrafa 'животно од кое се добива месо и мас' – во случајот дива ~ *на пчиничките ут "Старто блато", шо не и садат сеа уд вода, тогај лјујто одиа да тражăт диви свијни, шо ногу и расипувиа пчиничките* [МЕ(Р)77]; ~ *иднăш сăл утипаа идно, и на то сăл кожта маа издраа, а место му гу фăрлија, оти сироти шо вируват силјајнту, дивите свијни сă ут Турци чинети* [МЕ(Р)77].

**свијýве** impf – в. **свии** ~ *сă-нăвéдуве ус-гла́фта ду-зéмта, áма не си-ј-свијýве кулéнта (шо сă-нăпучѝл-си?)* [ПК,2(Шек)80].

**свѝкне*** pf 'кога нешто се прави по навика' ~ *јáс, кạ сум сă свикнáла сáма, нă мóжум ус чувéк. Дạ ѝме нѝкуј зóр викé, дạ тăкá. Јас сă нạ учѝх – тук си спѝăм* [ИГ,120].

**свѝла** f 'тенки нишки што се добиваат од свилена буба; материја од такви нишки' ~ *кạлýѓр óн бил, ọт Гăрцијạ. Кạлýѓрọ ọтѝшạл сạс бạстýн, прọбýшạл гọ бạстýнọ, и гọ нạпăлнạл јáјцạ ọт-свѝлạ и тạкá гọ прнéсувạ прéку грáницạ уф Еврóпạ* [ЛС(К),137].

**свилѝн** adj 'нешто направено од свила' ~ *биринџýк (еј) свѝлин кóниц, шо гу-вáдат дóма ут-кужýрците* [ПК,-2(Крец),23]; ~ *жăлтạ, жăлтạ тạ кọпрѝнạ, лéли! И б'áлạ ѝмạ. Си прáјạ хми дивóјки свѝлини фустáни, па вéзạни тýкạ, еее, мнóго бџлó ýбạвọ! Цвăрста е кọпрѝнạтạ кáк тéл' е, нé се кѝни* [ЛС(К), 137]; ~ *шкéпо-ј свѝлин, гу-нóсат пóмлáјте жéни на-гýшта, ил' пạ сă-зạбрáждат* [ПК,2-(Грам),140]; ~ *нóгу ја-сáкạх мáјкạ. Б'áш дóбрạ жéнạ, и мáјкạ, тáтко вѝкạш нáјдóбрạ стọпáнкạ. Кóсмéтọ и б'áше кáкọ сфилéнọ* (пишува: 'филено'), *сплитéнọ уф-плѝтки* [ДС(Ч),162].

**свингéр** m, zool. Spongia officinale, сп: **сунгар** [СК,335]

**свирáч*** m 'тој што свири на некој народен инструмент (гајда, тапан, зурла)' ~ *нáјнóго мă-ạрисá уф-Лагадѝна, нé уф-Мурáрци. Уф-Сýхо и уф-Бараклѝ Цумáа свирáчто цéл-дéн ми-свирáа. Тáм купѝх двé зýрли, му-ј-дạдéх на-Стéфчо. Ут-Сýхо нă-вáки чѝсто макидóнцко гувóрат, дýр пóарно и уд-нáс. Уф-Лагадѝна над двéста и усýмсе кăшти ѝма нáши* [ПК,2(Крец),308]; ~ *Дóлнạ Цумạјá, нáштạ, нạ сéдạм килọмéтрạ óт-нạ штọ сéлọ. Сѐ свирáчи-сạ. Пóлọвѝнтạ грáт и пóвќ сạ мạсạрмáни, с-вѝкạт, кạýри, Цѝгạни. Кạýри, Цѝгạни, тѝạ сạ нáшạ в'áрạ* [ЛС(К),121]; ~ *и чѝсти, нáли, тѝạ сạ дọмạќѝни. И сѐ мạкдóнцки п'áсни свѝрạ и ọнá вр'áм. И сéạ спрéмạ нд'áлạ, кá ќе-нạсéдạт, ц'áлạ вéчạр и свирáчити: бáм, бáм* [ЛС(К),121].

**свѝрени** n 'звуците што ги емитира музичкиот инструмент кога некој свири' ~ *грăнчјáрино му вéлиши да пáпса* (прекине), *óн пóвике свѝреши. И от млóгу саáт сéтника и пáпсал тóјнака от свѝрени, и добѝците и грăнчáринот и сѝчко нéшто пáпса, не играјаха* [V,PM,126]; ~ *тој зема*

*лирата му, отиде на змиината дупка, свириши три дена и три ноќа, змиата не излези вăнка. Тогас остави свиринету и фатил со сè глас да плачи* [V,PM,198]; ~ *свирка за ти дам, ама ако можиш да ја чуваш, ча тиа свирки кога ки фати да свириш, што нешто има по земјата сичка ке да играт и, дур не папсаш свиринето, неште си запрат* [V,PM,230]; ~ *тогас змиата и зела неговата торба (таистру), та алтăни му гу напăлни и му порăнче пак: "утрината да дојдиш да сфириш, да играја хоро, ча млого биендисах тојто сфирини"* [V,PM,197]; ~ *зело лудото да сфире и на часо сички фного силно са разиграли; рăшницето на попо, копано на пападиката фанали силно да пл'ускат. Зафашчат да викат: "Бре стој лудо", до кату најпосле престанал сфиренето* [ШК,5(421)].

**свѝри** impf 1. 'исполнува мелодија со некој инструмент, односно издава некаков звук со уста' ~ *с-крушуво лиште Јанка свираше, [сус гора Јанка збор си чиниште; ["Еј, горо, горо, горо, зилена [јас ки те питам, горо, распитам: [дали ти виде, горо, које мина, [пу твоји страшни горо, дирвенти?"* [ТГ,93]; ~ *грăнчјáрино му вéлиши да пáпса* (прекине), *óн пóвике свѝреши. И от млóгу саáт сéтника и пáпсал тóјнака* [V,PM,126]; ~ *от тáмо кинѝса да ѝди на пăтју. Нај-напрет достријáти едѝн грăнчáрин сóс две-трѝ добѝци, нóсиши гăрнита, стóмни, чанáци: отѝваши да продáва по пазáрите. И тóјнака, л'у го вѝде, фати да свѝри* [V,PM,126]; ~ *и чѝсти, нáли, тѝą сą домąкѝни. И сè мąкдóнцки п'áсни свѝрą и онá вр'áм. И сéą спрéмą нд'áлą, кá ќенąсéдąт, ц'áлą вéчąр и свирáчити: бáм, бáм* [ЛС(К),121]; 2. 'кога дува силен ветар, односно кога некој предмет се движи брзо и се слуша шум' ~ *човекот отишел на зимни Атанас на планината. Като чул тија дрва как свират от ветрот, си рекăл оти сфире офчарот сос сфирол и утишел на кулибата и видел – никој нема* [ШД,5(437)]; ~ *бăлгарските вујнѝци флизéă уф-Мóкрăне с-нóжуфто нă-пýшките, тéрăт пу-кăштте дă-нéма Гăрци устáнни уф-сéлто. Пá прăпукáа и цéл дéн куршýмто свѝреă нăд-нáс, áјде низ-нáшо: двóр: пá-у, пá-у* [ПК,2(Мор),222]; ~ *тéнко кáминче, кá ќ-о:-мáниш лéте, чáк и свѝре* [ПК,2(Грам),31]; 3. 'бучи во увото, шумот е внатрешен, не од надвор'; сп. : – кога на некого во увото му брмчи ќе праша: "*Које уво ми свире?*" и ако прашаниот одговори точно тогаш значи дека и двајцата некој ги "оговара" [ТГ,313].

**свѝрка** f 1. 'музички инструмент' ~ *и тој седнá на едѝн крај, ча мóмите при едѝн хавýз едни пéсни пéиха, други свѝрка свѝрјаха, еднá мýзика и сéкакви оргáни* [V,PM,9]; ~ *Господ рече на ангел да гу шета на прикрасни сараја, кату гу шеташи барлив најде една свирка тамо, га зема и отиде на Господа, му вели: "ти са мол'а Господи, да ми га дадиш на меника тaja свирка"* [V,PM,126]; ~ *царјут, кату чини кал'ата, зема и секакви свирки да свират и тăпани да тăпат, свадба курдиса* [V,PM,61]; 2. 'музика' ~ *един човек, гу викаха името му Констандин. Тој на свирката и бил млого ќамил и така без него не трăгноваха јунациту: дегоде да подат, на што сахат да го викновали, он хатăр не расипуваши* [V,PM,227]; 3. 'долгата коска од

коленото до стапалото' [ДК,103]; ~ *плтéн чурáп ọт-стăпка дọ-кулéнọ е сфи́ркạ, прáвиọ дéл* [ДС(Ч),142]; 4. 'чорап без стапало' [ЛС(К),94].

**сви́рки** pl.tt. (fig.) 'тесни, модерни панталони' [ПД,118].

**свирне** pf – в. **свúри** ~ *му вели: "ефендим, јазе имам една свирка. От што му са виде на них и на добиците харна, фатиха сички да играт. Сетни јазе што кабаат имам?" Тогас кадиата му најде на него правината и му вели: "свирни малко, и јазе да поиграм"* [V,PM-126]; ~ *и ја донела малкото дете отпрет карпачин, диван престој и мо вели: "мојут брат го сакам, крал да ми го донесе, до три дана (?) мјухлет му давам"* [V,PM,244].

**свиро́л** (или: **дудук**) m 1. 'направа за свирење што ја изработуваат самите овчари од сува трска'. За свирол се бираат *женски трски*, со тенка кора врз која ќе извртат (избушат) внимателно 7 дупчиња [ТГ,323]; ~ *гу-пуштúл уф-рýбите, уф-мăгăзи́нто, дă-сă-ублéче уф-кăквá рýба сáке. Нé зи́ме, нéјке. О-пуштúл уф-сфиро́лто, си-зел еднóчко* [ПД,162]; ~ *"Твá-ли тă-арăсá?" – гóспо му кăжáл. "Твá мă-арăсá, ричéл, нé сáкум ни рýби ни пáри". "Ус-тó свиро́л, кá ки-зă-свúриш, дудéка му сă-слýше глáсо, си́чко дă-игрá óро. И дрăмка, и стóка, шо дé-ј"* [ПД,162]; ~ *човекот отишел на зимни Атанас на планината. Като чул тија дрва как свират от ветрот, си рекăл оти сфире офчарот сос сфирол и утишел на кулибата и видел – никој нема* [ШД,5(437)]; 2. fig. 'слабо, високо момче' ~ *кá сé-ј чинúло тóо нáшто нýче алúс свиро́л* [ПК-2(Грам),100].

**свити-јуванство** n 'кумство' – овој назив (за *кумството*) е запишан во Гевгелиско, на др. место го немаме сретнато. Сп. обичај: – *свити-јуванството* (или *кумството*) се третира како најсилно роднинство што се наследува од колено на колено и тоа не може да се менува. Ова роднинство се датира од старо време, често и не се знае од кога имаат *свити-јуванство*. Крштеникот го почитува кумот повеќе отколу родениот татко, бидејќи клетвата на кумот е многу тешка и *на аминут се пугодуве*, т.е. веднаш се извршува [ТГ,275].

**свити́лу** n 1.'нешто што осветлува, што овозможува да се гледа' ~ *стáна прис вич'ăрóт и вид'ạ иднó свити́лу* [MS,t,74]; ~ *и Кулуф стрéкса, и чини́ха пазарлăк; и таќá гу земá, гу закарá* (одведе) *аф бáн'ата, от тáмо го закарá аф кăштата, му дадóха харни дрехи, са и применил. Вечерóт туриха женáта аф еднá одајá без светúло* [V,PM,11]; ~ *как беши трапезата пăлна и неговата кăшта така ке да е пăлна дури до век... А пак тинака си роден аф такоф един вечир, кату четвертиј вечир, штоту немахми ниту трапеза, ниту светилу* [V,PM,85]; ~ *тогас отиде да ја чува; зема и две шандани, запали светило прет него, за да не заспие* [V,PM,219]; ~ *царјувут син, как ја виде, много си оплаши та изгасна светилуту и са скри оsат корен'ут* [V,PM,219]; и: **свјатило** ~ *тогај излева зентјув татко, ја изважда* (симнува) *от кон'а сос две ламбади запалени, ја дава ламбадите на нивјастата, сос свјатило да влези на удајата* [V,PM,250]; ~ *ви́ди инó сф'ạти́лу на крајó с'éлуту, ути́ди на пóртата* [MS,t,15]; 2. 'црковна направа на која се ставаат запалени свеќи' ~

*ричé Гóспот на нéговите Ученици: Вúи сте вúдело уф л'ýдити. Нé мóжи да си скрúи грáд шо и узгóри уф планúната; нúту кандúл'ут, кá ки гу запáл'ат, нé гу клáват пут свитúлуту, тукý гу закачýат наврăс свитúлуту* [MV,K,299]; 3. 'осветлен простор, виделина' ~ *пруминáха ут мрăч'увáта, исл'áха пáк на сф'ạтúлу* [MS,t,59].

**свитино** adj 'нешто направено од чоја' (пр. елек) ~ *јубујаја ти, моме, кундуре, папуци, [јуд јунак купени, јуд девер дунсени! [јубличеја ти, моме, свитино џубенце, [јуд јунак купено, јуд девир дунсено* [ТГ,179]; – придавката **свитин** ја среќаваме во описот на облеката што во минатото (во Гевгелиско) ја носеле момците (ергените): *свитин илек, мор дулама* (кошула, со светло сина боја) *сус сидифлиј купчијна, џамадан* (горна облека со расечени ракави), *појăс, бели барнавези* (вид панталони), *бели чурапе и папуци* (кондури) [ТГ,134].

**свитлее** impf – в. **свети** ~ *имало един цар, пувил'ал уф градут мо л'ујто да не седат ного доцкана на вечара; пу вичери напкум да не свитлее никуа куќа!... Една ут момите рекла: "Мале, царут пувил'ал, да не седе никуј доцкана на вечера"* [V,PM,267];

**свјасти (са)** pf 'стане свесен за тоа што се случува' ~ *така и на Црнодреха чини и га открaде от таму, га закара и, л'у га извади на суха земја, Цăрнодреха са свјасти и, л'у отидоха при царските конаки* [V,PM,53].

**свјатски** adj 'кој се носи, т.е. кој ги има светските вредносни мерила' ~ *момта му беши нај-харна и нај-прокопсана от сичките свјатски моми; саде един кусур имаши момата му: носо и беши малку крив* [V,PM,53].

**свој*** pron 1.'кога нешто му припаѓа на некого, сопствен' ~ *адна мăште-ха имала сфоја мома донесеница и нашла и адна заваренеца у мăжут си; аднош мăштехата направила адна пугача от пипел* [ШК-,5(427)]; 2. 'член на семејството во поширока смисла, близок' ~ *свóј сме ѓóо* (божем), *áма нéјќе да-ми-пумóгне* [ПК,2(Гăр),43].

**сворче** n 'дувачки инструмент од дрво'. *Сворчето* се купува на пазар, со него свират овчарите и чобаните, но обично в поле [ТГ,323].

**свердле** n 'алатка за отворање дупки на дрво (со вртење)' [ТГ,304].

**свреекнуве** impf 'свикува, се лути' – сп.: на домашното воспитување на децата особено внимава домаќинот. Тој ги подучува, советува, кога треба им *свреекнуве*, понекогаш и ги удира, бидејќи децата *уд ќутек растат* [ТГ,272].

**Свречек** top. 'ниви и ливади во близина на с. Карли–Ќој, Серско'. Ј. Иванов упатува на стсл. име **свръчькъ** 'штурец', запазено во микротопонимијата, но исчезнато од апелативната лексика [ЈИ,Ми... 191].

**свăкăрва*** f 'мајката на сопругот во однос на жената' ~ *мă зăстăнáа нạ врáтта уф мóмчто, испăднá свéкурут и свăкăрвăта, ми дăдéа едúн лéп прăд мéне, мă прăчикáа сус лéп, му сă зăклăјнáх трú пăта, им бăкнáх пишúн на нúх рăка, гу бăкнáх лéбут, кạ ми гу дạдéа, гу фăрлúх врăз кýкта* [ИГ,118]; ~ *уф пунидéлникут пусéстримте ц-сă ублéчăт уф нивéстини фустáјне, пубрáтимте ус шăмúјки (тул'бéјне) нạ глá·вта – игрáат óро, сă цăрнạт, мéчки сă прáвăт, нивéстта пулúăве*

*на свéкурут и свăкăрвăта* – ритуал поврзан со свадбените обичаи [ИГ,118].

**свăрту́ва** impf 'заобиколува' ~ *тăргнáле да-и-гóнат мăските тăкăнáка. Вó убисéн кă-бúл, сă-свал'ýва ут-бýкта и свăртýва óкулу аден-ри́т, минýва пред нú и-сă-убисýва на-аднадрýга бýка. Ко-гу-вúшле аскéрте, сă-субрáле сăта* [ВК(Ран)323].

**свăрши** pf 1. 'стори нешто, некоја активност ја приведе до крај' ~ *јазе имам адет... : аку можите марифетите да ги и свăршите виа, да ви га дам момата* [V,PM-45]; ~ *тогас каза на вујко му, што е теглил сос диавола, и га зема нивјаста. Тој пак дјаволо пукнал, што не можја да и свăрши ништо* [V,PM,98]; ~ *тогáс тóј му рече за парúте, и óни извадúха, му дáдоха, кóлку штó му длагóваха. И кату си свăрши тóј рáботата му от онáја адá, станá та отиде на дрýго мéсто* [V,PM,23]; ~ *кату си научиха сел'аните и околиата, гу чуваха ониј сиромах да не си чини нешту. И сетни отидоха царските л'уди пак на царјут, му казаха, ча сфăршиха поранката му* [V,PM,33] – во текстот имаме уште еден пример за нерегуларна употреба на предлогот **на** наместо 'кај', односно 'при': **отидоха пак на царјут;** 2. 'исполни нешто што е договорено, што е обврска' ~ *пак óн рéкăл на нúх: Јáс úмам јадéни, шо вúи нé гу знáити. Вéлеа Учнúците миѓу них: Дáли му нусúл нéкој рочóк на нéго. Вéли на нúх Исус: Мóјо јадéнито, да чúнам пувéл'ата на тó шо ми пуштú, и да сфăршам нéговóто лáф* [MV,K,158]; ~ *јáс ти приславúх уф зéмн'ата, пувéлата а сфăршúх, то шо ми си дáл на мéн да чúнам* [MV,K,261]; 3. – **(се)** – в. **свăрши** 1. ~ *éту ка ми дујдé глáсот у-тфóј рáдус на ýшити ми, си-грајáло дéтито су рáдус уф сăрцито ми. И блажéна шо верувáла, оти сéга вики ки си сфăршат тúи шо са кажáни* [MV,K,301]; ~ *нóсăт-гу* (погрешно пишува: 'носут') *при-чорбаџúјата. Штóм гу-видé, тáа услубóжда-ги нă-стражáрто, им кăжýве: "Нéма дă-чýвите нă-чéшмата, свăрший-се". И тóзи стрáх-му-е дă-сéдне, себóе, вúке тáа: "Не-бóј-се, не-бóј-се – мáа-му су-рăкăта – услубóди-се"* [ВК,284] – во заменскиот систем на долноварадарските говори често среќаваме нерегуларности, пример мешање на формите за прав и неправ предмет; во конкретниот случај во нерегуларностите е отидено понатаму: формата за номинатив се јавува во функција на датив: **и тóзи стрáх-му-е дă-сéдне** (место: 'и нему страх му е ...'), за ова в. во граматичкиот дел; 4. – **(са)** 'се потроши нешто, го снема' ~ *истум наближиле да испаднат, са свăршило месото, оралут викнал "Га". Немало месо. Други пăт викнал, па ништо не му дал детто. На трите пăта ка викнал, си сичел детто от икрата* [V,PM,271]; ~ *му-рéкăл: "Шó збурвáте вúа?" – "Е, шó збурвáме!? Јáс тáка рéку: Мéне дă-мă-зéвăш ќи-ти-ткáм инучăдăр сăто áскер дă-гу-пукрúш". Јáс рéку: Инă-пугáча ќи-ти-прáм сăто áскер дă-јáт дă-нă-мóже д-а-сфăрше* [ДК(Лип),113]; 5. – **(сă)** 'умре' ~ *и на тóа чáс а зéл на нéа Ученúкут су нéгу. Пу сăти вúи си пикасáл Исус шо сă сфăршúле сăти вúки, му си навидé глáвата му, си а дáл дýшата му* [MV,K,-293]; 6. поговорка: "**Он** (т.е. мажот) **нека носе сус кола, ако она**

(жената) **ваѓе низ иглини уши, па ки са сврше**" [ТГ,269].

**свăршин*** adj 1.'нешто завршено, приведено до крај' ~ *ýтрата ден тргнáле да-а-бркат мéчката. И ствáрно а-најдéле дéка лéже удáвăна, а кýчто жúво си-сéде до-нéа. Уфчáро задувóлăн от-тóа шо гу-видéл, му дадéл на чувéко пáри, вăлна. И такá и двýјцата бúле за довóлни от сфршента рабóта* [ВГ-(Мир),273]; 2. изр.: **му са свршени дните** (= крај на животот) – народот верува во "судбина": *"Ако е уд Бога ричено да биде – ки биде"*. И кога ќе умре човек, пак веруваат дека е *"уд Госпут"* и дека *"му са свршени дните"* [ТГ,312].

**свăтéе** impf 'болска' – в. **свитлее** ~ *бúло дóцкăна и тó: тăргóвăцо видéл дéка свăтé: уф-нéко: кăшча свитúло – тугáј нăмáло лáмби, сăдéле нă-кăндúла, нă-свéшички* [ПД,151].

**свăтúна** m 'однос, врска меѓу родителите на децата што се во брак' [ПД,130] - в. **сфат**.

**сготвиш** f 'јадење' ~ *тогај дјатенто тури на вогин от карталите мищјано, и дојде илчиа от них и му вели: "да му кажиш на карталките тас сготвиш тос вечјар да си махни оттука!"* [V,PM,258].

**сгради*** pf 'направи куќа' ~ *котри ошта от малички сă крили там, зашто имали братјă дур осăм змăјувă, и ги тăрали да ги утрăпат, и, ч'унки мајка хми ни могла да ги скријă, сградила хми златни сарајă* [V,PM,290].

**Сгура** top. 'купишта згура од некогашната обработка на железна руда' [ЈИ,Ми...,191].

**с'è** adv 1. 'секогаш' ~ *и пулéк, пулéк си нарáстуха; д'ăт'ату ... с'è на ж'др'ăпч'ăту, утúва, гу хрáни* [MS t,31]; ~ *на дрýгију в'éч'ер д'ăт'а ту пáк утúва, кутукáк си утúваш'и с'è* [MS,t,22]; ~ *ги рáбут'áш'и ... дв'ă гудúни, дур на трúт'а гудúни кутрú прумúнаш'и, му дáваш'и с'è либăнúци ...* ~ *дрýгит'а пăнтиш'та с'è му ја спúваш'и дјáвулу вудáта* [MS,t,44]; ~ *гу вúжда инá бáба и гу пúта: éд'é такá ти, трú дни т'а гл'éдам, с'è тук úдиш'!ú* [MS,t,9]; ~ *д'ăт'ату пак стáнува нóс в'éч'ер ... са пукáш'та пу скáлата на гóр'а, как си утúваш'и с'è* [MS,t,22]; 2. 'постојано' ~ *три в'éч'éрóви с'é п'ăјаш'и иѓýпката* [MS,t,53]; ~ *ка утишăл на планинта, тамо го нашăл Дедо-Госпуд. Работил су него три дни и не му збрувал, и сè гу пулил, што чинувал* [V,PM,266]; ~ *амá ж'инá-та му ни мóж'и да трăпú с'é у кукуш'кáрнику да с'адú, за кáж'и в'éјки* [MS,t,37]; ~ *Ги над'ăнаха крилáта и му пурăнч'и на д'ăт'ату "с'é напóсл'ат м'éн'а да úдиш'"* [MS,t,58]; 3. 'само' (исклучиво) ~ *му утúдуха на чурбаџ'úјата трú кóни тувáр'ана с'è хрисó* [MS,t,81]; ~ *з'éвами лóзит'а и т'é сă удбирáни пујнá, пујна, с'è рáвни лóзи* (= исклучиво рамни лози) [MS,t,3]; [MS,s,101]; ~ *на тиа празници на млого кашти има от тези ипсоми, што прајат и кол'ат корбани, сè овни, не друг добитук. Перво за везмат овенот, или чарно или бело, динеска си коли, утре ки си јади* [V,PM,251].

**с'è** pron 'сиот, сет' – в. **сăт** ~ *m'á му стóрила инá пúта, н'éтр'а с'è лúри пýлна* [MS,t,34]; ~ *и хóжда с'ă сăс с'è рáдус, да си вéзми лúрата* [MS,t,70]; ~ *тогáс вéки са чинú товáрот: сиромáхот направú тáмо еднá гимúа сè од злáто,*

*га напăлни алтăни* [V,PM,14]; ~ *на змиината дупка, свириши три дена и три ноќа, змиата не излези вăнка. Тогас остави свиринету и фатил со сè глас да плачи* [V,PM-198]; истава форма **(с'è)** освен со значење на 'сиот', се јавува и за множина, наместо 'сите' ~ *т'éс ифтúм'увúт'ą глáвн'ą стáнаха млóгу рáвни дрăвé, стáнаха диб'éли, с'é за гр'éнди* [MS,t,44]; ~ *јáдуха, пúха и дáди и бакш'úш' прăстин'ą, цурáјќą, булц'ýци, с'é маламóсани* [MS,t,10]; ~ *вилú: éт'éс гáлица да стáнат с'è óфцă да дáм на ш'úч'кајут инсáн мл'ăку!ú* [MS,t,80].

**Сéаво** top. 'име на село во Гевгелиско, сега во Грција' ~ *жéнтă му бúше ут Кăнтýрăвте ут Сéаво. Аднą тăнчáрка бúше* [ИГ,120].

**себе (се) (си)** 1. pron ~ *това са случи и на Кулýфа. Кату ги затвориха аф тéмна удајá, вати жената да плáчи и да си нарéкува сáма сéбе си* [V,PM,11]; ~ *кату умре татку им, они двата братќа си гу делиха иманиту братски. И кати чини делен'ету меѓу них, сетника фати секој да си работи за себе си* [V,PM,82]; 2. изр.: **дóјди на сéбе си** (= се соседе, се смири) ~ *Кулýф áф морéту а тýка да си одáви, а тáмо, далгúте го извадúха пона-прет тáмо, дéка сáкаши да излéзи, гу фăрли морéту на сýхо, и дур да си дóјди на сéбе си, проминáха двé-три дéна* [V,PM,8]; **си гледе себито** – *широк чувек, не сă л'уте; не сă-каре, си-гледе себито* [ПК,2(Гăр)34].

**себéп** m 'причина, повод' ~ *тогáс тáтко му фатú на мајкá му да вéли: "é жéну, глéдаш ли товá, нашио господáр штó чинú нá нáс? Дéтето, от нéгу себéп гу чинúхми хајдамáк ету сéга кату си нарáсти не кé да рáбóти"* [V,PM,150]; ~ *т'а, като видела и сă уверила, чи шта јă убијă, побјагнала и сă скрила, без да знајă, за какав себеб искал да јă убијă мăжо хи. Вечарта, като сă вејке смрăчило убаво, влела дома си* [V,PM,281]; и: **сибéп** (со редукција на неакцентираното **е** > 'и') ~ *тýку нéјсине, адно дéте устăнá, óно удúгла* (инекција) *сибéп сăкáто устăнá, сјáа ус-пáтирици óде. Здрáво бúше дéтто, инжéкција кá мо-удрúа, устăнá сăкáто* [ПК,2(Иц),289]; ~ *Да кáк видé жéната шо нéма да си скрúи, дујдé путрисéна, и му кажá на нéгу за што сибéп гу фатú, му си кажá на нéгу áлут* [MV,K,276]; ~ *тú сă чинú сибéп éс дă úмум кăшта* [СК,335] – прегласот **а** > **е** (зад мека согласка) е особеност на кукушкиот говор, оттаму **ес** < 'јас'; ~ *не трибувă дă сă зăбравă, оти уд негу сибеп сă турија* (се уништија) *и лозјăтă: ут прибружде̇јнă дур нă тригускăтă* (гроздобер), *застрă и катă вечăр пăдајрјуту носăт пу две кошници гроздă нă горнјут и пу две нă долнјут кунак* [ME(P),91].

**севдá** f 1. 'милост, љубов'; 2. изр.: **гу úмаши на севдá** (= го сакаше) ~ *от млогу мýндр што беши, цáрјут гу земá сос нéгу аф еднá трапéза, јадјáха кату брáтќа, му чини дрéхи хáрни, гу úмаши млóгу на севдá* [V,PM,9]; ~ *кату работил Мајдон малку време, царјут толку на севда имал, штоту да беши кабил; да гу земи сос негу на една трапеза* [V,PM,73]; со исто значење: **севда влезе на сăрцето** (му) ~ *така кату чу царјут от лалата, влезе на сăрцето му един мерак, една севда за ламината керка, и заедноч пусна човек, гу викна*

*авџиолиата* [V,PM,43]; односно: **гу зема на севда** ~ *царјут гу зема веки гнусниот млогу на севда и фати да прашта таин сос негу на царицата му* [V,PM,60]; **имам севда** (= имам желба) ~ *та сам армасан на вил'аатут ми, сакам тиа да ги чинам по-харни и да идам, белким сос тиа га излăжам армасницата ми да га земам тука. И кату си куноштисах сос ваша милос, имам севда да ти чинам и кум* [V,PM,-69]; **да не му остане севда** (= да не му остане желбата неостварена) ~ *после пуштил крапачино малкото дете да земи жената му, да ја донесе на конакот, да ја види и крал'ут, да не му остани севда за неа* [V,PM,244].

**севдалиа** adj, indecl. 'тој што често се заљубува' [CK,335].

**севдалина** f 'сакана личност' [V,P-M,377].

**севăр*** m 'студен ветар што дува од север' ~ *éдна жéна, н-éдин Бăдник, Бужик, гу-зăпăлú, изгурé то: кунáко. Глидáла уџáцте кá-ј чистăт сус слáма, и óна до:-нăпăлне уџáко слáма, да-ј-згóрăт сáјште. Вéтăрут дýе, сéвăрут, сă-зăпáл'ăт тúа дăрвăта. Сúчко изгурé* [ПК,2-(Ним),261].

**сéгне (сă)** pf 'протегна рака' ~ *сúте другáре скинáја, [и-áс сă-сегнáх дă-скúнам, [лóза нă-гóре мáле седúгна. [Л'ýто-сă мáмо нăл'утúх; извадúх нóш уд-нужнúца, [удрежáх лóза уд-кóрин* [ПК,2(Крец),314].

**сéдба*** f 'житни култури, реколтата што ја дава нивата' ~ *Шó рăбóтăхме? Ми-шó рăбóтăхме: сéехме сéдби, тит'ýне, бýба. Сéдбăта знáчи тăвá сийдбăта шó-ј, шó-сăжнúи, шó сă-вăрше: чинúца, рăш, ичмéн, увéс. Тúа рăбóти* [ВК(Шт),-289]; ~ *áма скăрáа се Бугáрто и Гăрците зă-Сóлун. Стипáа сă-тáм. Бугáрска вóјска нéмше, слáбо нă-Сóлун, дáл' úмше áдна дивúза. И Гăрците цéла дăржáва кá пудбрáа, пучнáа тúă тóпуве дă-пýкат уфсéлта, зăпáл'увăт сéдбите, житта* [ПК,2(Мор),218]; ~ *на идéн чувéк зингúн му дадéа нúвите нóгу бирикéт. Да си чýдиши сáм и вéлиши: Шт'ó да чúнам, шо нéмам дéка да си прибéрам сéдбата* [MV,K,277]; ~ *кога сеал, кога работил вел'ал: "На Богувто име и на дедувто касмет!" Ту, си рудила една седба, нé су кажувајне. Един ден, ка жнале, пуминал ут кăде негувта нива Дедо-Господ и гу питал: "Чиа е ваа нива, бре синко?"* [V,PM,267]; и: **с'ăдба** ~ *прáвими надáс за да с'ăјми л'áтна с'ăдба* [MS,s,70].

**седеф** m 1. 'светликава супстанца со која е обложена внатрешноста на некои школки' – в. **сидифлија;** 2. 'вид лековито растение' – сп.: кога некој има запек (не може да оди по голема нужда) ќе скинат лисја од растението *седеф* ќе ги испржат во зејтин, а потоа зејтинот се цеди и се пие, а прженото лисје се става на стомакот [ТГ,...].

**с'éдим** num '5+2' ~ *и вилú на гудинúцатáму: "Јас за пóјă на гурбéт ... ти за м'ą ч'áкаш' с'éдим гудúни"* [MS,t,19]; ~ *ут там, н'ă закáраха у Бад'éмч'ифлúк и там с'ąд'ăхми пу на с'éдим, óсим м'ăјинц'ą* [MS,t,2]; ~ *сидимт'áх гудúни сă напýлн'ąха и т'á за сă уж'éни, ни мóгам да ја прифтáсам* [MS,t,19]; и: **седăм** ~ *ниа ч'ухми, оти имаш јунак зент, молим на вашо величество да го пусните: на нашито поли има една страшна змија, штото седăм саати место дарџи крăстома* [V,PM,187];

сп. уште: *сид'ạмнáјсти,* односно: *сидимнáјси* (= 17), *сидимдис'éт* (= 70) [MS,s,101].

**седли** impf 'става седло на коњ, го приготвува за јавање' ~ *Грујо Шкиндерлиа речи: "јазика ки ида през мори, Марковата керка да га зема". И заедноч отиде кон'а му да седли. Неговата кон'а, кату беши морска, знаиши што има аф морету* [V,PM,77]; ~ – *вéрен другáр мисичи́на, [на висóко стóјиш нóгу глéдиш, [да-л' ја видé мóјта мáјка? [мóјте брáтка, мóјте снáи?" – "Твојте братја којне седлат, [којне седлат, те ки дојдат, [те ки дојдат, да калесат"* [МЕ(Р),94].

**се́дло** n 'наковално – поголемо железо врз коешто се коват, т.е. обработуваат железни предмети' [ДК-(Лип),104].

**седлу** n 'направа од кожа што се става на грбот на коњ за удобно јавање'; Малецки во с. Сухо запишал: *м'áсту на гăзó* [MS,s,101] – веројатно: 'м'áсту за гăзó' ; ~ *тајл'акот ошти гу не беши удрил, са вăрна каде него, и тој тогас извади от неговот кон седлото, го кладе на тајл'акот и го извади вăнка* [V,PM,184] – во контекстот се среќава нерегуларна линеаризација: кратката заменска форма и глаголот се одделени со негацијата: **ошти гу не беши удрил**; ~ *ни мáјка жáл'ум, ни стáри бáшта, [тýко си жáл'ум пăрвото ли́бе – на вóјна óјде, óјде не дóјде, [кóјнут му дóјде, нéго гу нéма, [на сéдлото и́ма пи́смо пишáно: ["Жéни се, жéни, бéла Вили́ко!"* [ИГ,108]; ~ *јунакот извади седлото от тајл'акот, гу кладе на белата бесна кубила да ја вјахна. Сос гол'ам ихтибар отиде прет царјут* [V,PM,186].

**се́дмица*** f 'период од 7 дена, недела' ~ *бéше дóцкана на тóа дéн, прắвниут ут сéдмицата, и бéа врáтите затфорéни, тáму дéка бéа учени́ците собрáни зарадú стрáхут јудéјцки* [ВЕв(Кон),308].

**с'е́дни** pf – в. **с'áди*** 1. ~ *вид'ạ дјáкут и тóј ја пригăрна и т'á му р'éч'и: "ц'áл вéч'ăр сă тóја!" и с'éднаха да идáт* [MS,t,68]; ~ *имáш'и инá кампи́на; си с'éдна н'éтр'ạ у кампи́ната и тáм-си млắч'áш'и* [MS,t,24]; ~ *за умрắкни, за пóјат у думá, зắса мýјат сăс óда, за с'éднат у думá, за пучи́нат* [MS,t,67]; ~ *дур да пóј, да с'éдни тóј, јá-ти-гу ч'ýка пак ман'ц'ó* [MS-t,11]; ~ *"с'éдни – вили́ – на тáс купáн'а, јáс – вили́ – за ја пắтам пи́ч'ката"* [MS,t,78]; ~ *и с'éднаха да идáт; им'ắха тọ́ч'ину ('пи́та') и брắкаш'и сфáт'ạта иди́н нóш'* [MS,t,78]; 2. 'отседне, се настани некаде' ~ *и дóјдух у Ати́на, с'éднах на тýзи кш'éнудухи́ју и брọках инá мóма* [MS,t,12]; ~ *сиромáхот оти́де на домá му, вéли на женáта му: "áди жéну, сегá ни́а кé да сéдними нá брáтовата ми кắшта; сóс кути́јката трáмпа чини́хми"* [V,PM,149]; ~ *ут тáм с'éтн'ạ с'éднах два три́ м'ắсници у Сулýн* [MS,t,1]; ~ *му вéли: "кади ефéнди, прáти минѕи́л да пи́таш за мéни, туку јáзе на чýзда кắшта не мóга да сјáдја сос жената ми, но ке да фáтим дрýга кắшта да сéднам, дур да дóјди минѕи́л'ут"* [V,PM,12]; 3. 'се симна, застана' ~ *ви́д'ạ ч'ạ пáдна у мур'éту, кунди́са ('с'éдна') и тóј на иднá адá* [MS,t,58]; ~ *сă ч'ýд'ạш'и д'é да пóј, ни знáјаш'и н'ắ фту; с'éдна на сукáкут* [MS,t,81]; 4. 'се постави' ~ *вечертá, кату*

*се́днаха да вичѐрат, по вѐчера му вѐли на́ дѐтето: "сегá, си́нку, ја́зе са́кам и милу́вам да ти чи́нам зе́т, да ти да́м керка́ ми на тѐби и да ти и́мам на́ дома́ ми кату чѐдо"* [V,PM,153]; 5. изр.: **на кол'аното ти да седни** (= да ти се моли, да ти се умилкува) ~ *"... ету от тука да познаеш, ча кучката е помилна от царицата. И хич немој бериш гајле за царицата! Јазе да га чинам да дојди, пак на кол'аното ти да седни самас"* [V,PM,60]; **седни та прапејви** (= кога на некоја работа тешко ѝ се наоѓа крај), пр. кога се ткае и на разбојот се заплетуват и кинат жиците, ткајачката ќе рече: *"Псешка работа; седни та прапејви"* (плачи) [ТГ,364].

**се́дини** n 'седење' ~ *и пре́ма п'а́сната чу́ка, и ќ засви́ри и ќ заста́ни. Он ќ збо́ри па́. На-при́мар. Ама на-се́дини, то́а се́ир. На-се́дини, нѐ на о́ро. Џумби́ш на се́дини* [ЛС(К),122].

**с'ѐднува** impf 1. – в. **с'а́ди*** 1. ~ *кла́ват и иди́н т'ѐш'ук (|| т'ѐш'ка) ка́мин' на врӑх ко́тката за да сӑ гирди́сува о́снува́та; и с'ѐднува ба́бата на крусно́ту* [MS,t,7]; ~ *и с'ѐднуват два́та, ја изја́духа гӑската* [MS,t,57]; ~ *ста́на заби́тинут да по́ј па́к нӑ ка́финѐту, с'ѐднува на карѐглата* [MS,t,82]; ~ *момата отиве дори доло по долут, воф адна виран вуденица. Тамка наожде адно куче и адно маче, и си ги прибира при неа. Ка замркнало, си затфоруве вратата и си седнуве да си повичере* [ШК,5(428)] – запишувачот, редакторот (?) на "Зборникот" на Верковиќ коментира дека би требало: 'при себе' (место *при неа*), но во долновардарските говори употребата на формите на лич. заменки во ваквите конструкции е скоро редовна; 2. 'се настанува' ~ *ути́ва у Сулу́н, на идно́ кш'ѐнудухи́ју с'ѐднува* [MS,t,9]; 3. 'се задржува' ~ *с'ѐднах два три м'а́сници у Сулу́н* [MS,s,101].

**седум читвртока** – народот ги празнува сите *читвртоци* од Велигден до Спасов ден и ги именува *Седум читвртока*. Според народното верување четвртокот е среќен ден, сепак навечер жените не предат и не шијат. Некои четвртоци имаат свои имиња, пр.: *Вели Читврток* [ТГ,8].

**се́дӑв** adj 'човек со обелена коса' ~ *гу-пузнаја́х пу-се́дӑфта гла́ва* [ПК,-2(Драг),100].

**сеедно** adv 'непрестано' ~ *едно време имало еден богат човек со една шчерка, а комшијата му бил сосем сиромах. Шчерката на богатио сеедно му вел'ела на татка си оти нашијо комшија је сиромах само от жената* [ШГ,5(406)]; и: **с'ѐјну** (< сѐ едно) ~ *и си рѐкух сӑс умо́: н'ӑј ана́нки да до́а да ти ка́ж'а и дӑса с'ѐјну скла́вус* [MS,t,15]; ~ *сѐјно уф ни́х сӑ збра́ни – и́грат ка́рти* [ПК(Гӑр)]; сп. уште: **с'ѐ инó** ~ *на́јди иди́н ка́л, гу закува́ва му́л'а ту дур на кур'ѐму у кало́ н'ѐтра и та́м гу ма́ч'ка с'ѐ ино́* [MS,t,34].

**сеиз*** m 'коњушар' – в. **сиизин** ~ *дур да фати да кажува на жената му, дошли клети сеизи пак да го земат, и го занели на конакут. А крал'у му вели и му са кӑлни: ошти на една работа да битишиш: ако ја битишиш, ки ти предам моја столнина* [V,PM,244]; ~ *излела девојката, да помети рамни двори. Проминали кралски сеизи приз рамно ѝ двори, да напујат бӑрза кон'а, и видели сеизиту на девојката, шјаштисали* (се избезумиле) [V,PM,243] – случај кога директниот предмет е

придружен со предлогот **на**: **видели сеизиту на девојката**.

**сéјне** n 'активност кога се сее брашно (да биде чисто)' ~ *чéстинта-ј засéјне брáшно. Она-ј нóго пó-чéста ут-сúтто* [ПК,2(Крец),131].

**сејан** adj 'зачнат, оплоден' ~ *ја вели: "мале, мила мале, јазе за ти пита н'ашто, ама праве да ми кажиш, ч'а хич ти не жал'а за една дуката". – "Мале, да ми кажиш, јазе дали от татко ми сејан сам, или от иѓуптин"* [V,PM,182]; ~ *едно времја татко ти го беха зели на кавгата, та ми остави тука сос идно иѓупче, хизмиќарче, та јазе сос него са збраках. Так ти си асил сеан от иѓуптин* [V,PM,183].

**секде** (и: **секăде**) adv 'на секое место' ~ *ув во село сă имă сăчувано и такво старинцку тукмејне мигју бејзте и силјајнту, шо било едно време секăде и шо-ј устанато сăл ув Аваре, во е – кăршилукут* [ME,P,87]; ~ *от секде се брали јунаци и никуј не можел да заколе каменут, а само се чудили как може да се заколе камин? Вăф адно село имало адна фного јунак мома, отишла при царут и му рекла: "Цару, ез закол'увам каминут"* [ШК,5(423)] – удвојувањето на објектот (при определени услови) е општа особеност на македонските говори, но во долновардарските ќе сретнеме примери во кои тоа правило не се почитува, сп. од контекстот: **цару ез закол'увам каминут** (место: 'ез го закол'увам') .

**сéкаков*** pron 'било каков, од најразличен вид' ~ *и тој седнá на едúн крај, ча мóмите при едúн хавýз едни пéсни пéиха, други свúрка свúрјаха, едná мýзика и сéкакви оргáни* [V,PM,9]; ~ *кату бéши млóгу ихтибарлúа човéкот, му úдиха млóгу гóсти на дóма му, сéкакви л'ýди, едúн дéн са случú да дóјди кадúата за нéкоја сéлска рáбота* [V,PM,25]; ~ *отиде с много радос на Марин базирѓан и на другите да му вели: "е море, господари, де она е била кахпеа! Играј с секаков човек. Ето јазе хем ја фатих и едну мишјан земах от неа"* [V,PM,166].

**сéкел** m, bot. Polyporus fomentarius 'вид печурка со која се секнува оган – трат' [ДК(Лип),106].

**секоги** adv 'секогаш' ~ *жената секоги си пила вино, а фногу пăти и се опивала. Един ден во зимно време, зашчо ú било студено, дошло ú на ум да го стопли виното* [ШК,5(417)] (во врска со образувањето сп.: **тоги** место 'тогаш').

**сéкој** pron ~ *сéкој шо пúи ут вá вóда пак жéдин; úлим тó шо ки пúи ут вóдата шо ки му дáдам јáс, нé ị кабúл да жéдни ду вéкот* [MV,K,257]; ~ *óти нóгу Пруфúти и царóви сакáле да и вúдат, ма нé и видéле и да слýшат тúа шо вúи слýшити, и нé слушáле. И сè пу пăтот си óдиши, и на сéкој грáт и на сéкоа сéло си прикажýваши и пăт си прáвиши* [MV,K,328]; ~ *ричé на нéа: Сфéти Дýх ки флéзи на тéб и тó шо ки си рóди ут тéб, Сфетéнио, ки си кáжи Господúново Сúн. Оти нéма кабúл сéкоа пувéла Господúнова да нé си чúни* [MV,K,316].

**Сексéно** top. 'место во реонот на Карацово, Серско', поврзано со бројот "80", сп. тур. seksen [ЈИ,Ми...,192],

**сéкăк** adv 1. 'било како, во секоја солуција' ~ *сéкăк сум кăúл' áска, сáмо дă-нéма кáвги* [ПК,2(Гăр),-100]; ~ *сéкăк бúве ус-свóј чувéк;*

2. 'сигурно' ~ *сéкăк ќи-ми-дáјш, áк нáјдиш...*

**сел'ам** m 'поздрав, желба за успех' [V,PM,377].

**сел'амет** m 1. 'милост, среќа' ~ *на кон'у са попита, и кон'у му вели: "сега да ми вјахниш и, как ки проминими от златната јабăлка, да гледаш да искиниш един дал и да побегними, ча ако усјати ламјата, и тебика и мени ки ни изјади; хич нема сел'амет!"* [V,PM,-113] – во текстот се забележува неправилна употреба на предлогот **от** наместо 'покрај': **как ки проминими от златната јабăлка;** 2. изр.: **излезе на сел'амет** (= се усреќи) ~ *ти да собереш мојте кокали, да ги кладеш у јасилот и да седниш на врăх кокалиту, да ми а лижиш четириjси дни и тогас за ти дојди хубав кон со златно седло, това за ти извади тебе на селемет* [V,PM,205]; ~ *и тој вели: "скоро златното пиле да ми го најдиш!" Ја картал'ут еднош ка си пусна и, тука и таму, го најде пиленто, му го даде на Ил'а и му рече: "хајде сос здравје! Сега веке нема да теглиш захмет". Оттамо Ил'у излезе на сел'амет* [V,PM,172]; **на лек и селимет!** (= така се кажува кога ќе се заврши лекувањето, т.е. се изразува желба да биде среќно лекувањето) [ТГ,247].

**сел'анин*** (и: **сел'анец***) m 'жител на село' ~ *от двé-трú днú пóсле проминáли еднú нéгови сел'áни, гу нáјдоа џифаирџúата на пăтју утéпан, гу познáли, фатúли éди-тáму гу зарúли, после тúдоа на кон'áкут, дадели хабéр* [V,PM,27]; ~ *като зели да се борат, се борили, се борили, мечката се уморила и рекла: "Ее, јуначе, да има некој сел'анин, да ми даде една топла пита, крфта ти бех испила"* [ШД,5(440)]; ~ *и т'а си разедила, да отиде вăнка от селото, на една пл'амн'а да спии. Ја запали пл'амн'ата, ја згорја. Утрината, га глендат сел'аниту, коџабашиовата пл'амн'а са изгорјала* [V,PM,209]; ~ *на во извор пăтниците Пазарејна и силјајнто ут друјзте села на окулу гу велјат "Бајната", друзи па ут Водин ут та страна – "Маркова Бајна"* [МЕ(Р),69]; кај Малецки: **с'éл'анин, сил'áнину.**

**сел'анка** f – в. **сел'анин*** ~ *тјанака познала, ча за носо и така вревиши гостут, и заедноч му дала каршилăк, му вели: "еј господине, уџако е крив, но кадешут изл'ава праве". Кату чу царјут такос отговор от една сел'анка мома, са почуди* [V,PM,54] – од статистичките податоци, особено од оние на К'нчов, узнаваме дека до Балканските војни турскиот етнос во Долновардарско бил изразит, оттаму освен лексичките позајмици, турското влијание е забележливо и во структурата на односниве македонски говори, таков е случајот од контекстот во кој именката се јавува како атрибут на друга именка: **отговор от една сел'анка мома** (место 'селска'). Вакви примери се забележани и во други говори, тие се споменуваат и во "Историјата на мак. јазик" од Конески, но овде се среќаваат многу често.

**Селвúите** top. 'место во реонот на Бутково, Валовишко'; сп. во тур. јазик selvi 'дрво кипарис' [ЈИ,Ми...192].

**Сéлене** top. 'ниви' во реонот на с. Крушово, Валовишко; сп.: при обработката на земјата селаните наоѓале делови од икони и од глинени посатки и оттаму се мисли дека на тоа место имало стара населба, преселена. Врочем на тоа асоцира и името (*Селене*) [ЈИ,Ми...192].

**Селимсу́ка** top. 'ниви и чешма' од тур. л. име *Селим* и *su* 'вода' + суф. *-ка* – во реонот на с. Чифлицик, Валовишко [ЈИ,Ми..., 192].

**Селиштéто** top. 'руини од старо село' (преселено) во близина на с. Руждене, Драмско [ЈИ,Ми..., 192].

**сéлски*** adj 'нешто што се однесува на село' ~ *кату бéши млóгу ихтибарлúа човéкот, му úдиха млóгу гóсти на дóма му, сéкакви л'ýди, едúн дéн са случú да дóјди кадúата за нéкоја сéлска рáбота* [V,PM,25]; и: **селцки:** ~ *ништо не испадна уд мојта сакачка. Работта са-јзмени су дујдувајнто на П. Лавров на нашто село. На него најстина толку гу ареса селто су негувјут башкамурлија живут, шо ма насăрчи, да зем да написам сè шо можам да научам за селцкјут помин ув Постул* [ME(P),69]; ~ *кату чýха такá от тáтко им, и тройцата сплăзнáха рăка и излéзоха от тáтковата му кăшта, кинúсаха и тройцата да тéрат кăсмéт. Нај-гол'áмојут на еднó село си фáти гувидáр, да пасé сéлските гувéди* [V,PM,20] – во контекстот ја среќаваме множинската наставка **-и** кај именка од среден род: **сéлските гувéди**; такви примери има повеќе што зборува дека не се работи за превид, туку оти споменатава наставка станува општ сигнал за образување на множински форми (независно од родот) ; во случајот може да се допушти позајмен образец од тур. јазик; ~ *селцкјут мухтар кăт сакăше гу удирише селцкјут мијур зă селцкă рăботă, сеа тикмилј сă минијă рăботте* [ME(P),90].

**с'е́лу** n 1. 'населено место, помало од град' ~ *им'ăш'и иднó вр'ăм'ạ у иднó с'éлу идúн ч'ув'ăк сирумáх, у дв'ă нид'ăлạ уж'éнинт* [MS,t,67]; ~ *утúди ж'инáта у иднó с'éлу да брăка рáбута* [MS,t,68]; ~ *трăгна пу пăнт' да úди, д'é да нáјди с'éлу да пóј* [MS,t,23]; ~ *нарáсти на ч'урбаџ'úјата мумáта, úш'ти да ја тáкми, гу ш'éта ш'úчкуту с'éлу* [MS,t,14]; ~ *пујнó вр'ăм'ạ и бúл идúн ч'урбаџ'úја и такш'идéпсувал ут с'éлу на с'éлу, ут касабá на касабá* [MS,t,9]; ~ *му вилú: "јá сă устáв'ạх гудинúцата на с'éлуту и имáх р'éч'ину да м'ạ ч'áка"* [MS,t,19]; ~ *тугáс пóпут р'éч'и: "кóгу за ва уклавé? хúтра Пéтри!? тóси нáјкуркáкут ч'ув'ăк ут с'éлуту"* [MS,t,75] – во контекстот ген.–акуз. форма **когу** се јавува наместо номинативната 'кој': **р'éч'и: "кóгу за ва уклавé?"**; ~ *гу пúта ... : "гу ни дáва на м'éн'ạ, да гу јáхна да сă раш'éтам пу с'éлуту?"* [MS,t,20]– овде имаме неправилна линеаризација во прашална реченица: негацијата доаѓа зад кратката заменска форма (*гу ни дáва?)*, а освен тоа отсуствува честичката **ли** (што се третира за балканска посебност); ~ *з'é пунá стутúна кóзи и еркéч'а и úш'тиш'и да му ги закáрат на с'éлутóму* [MS,t,17] – во зборoформата **с'éлутому** имаме употреба на заменската форма во постпозиција (значи имаме развој на членска морфема), но и траги од падежните форми кај заменките. Во примерот што следува истава форма (**с'éлутóму** = неговото село) има посвојно значење ~ *и н'éс си утúдуха на с'éлутóму да си ж'ивóват* [MS,t,13]; 2. има случаи кога со именката **село** се означува населението (на селото), место 'селани': ~ *кату за доакалесат селото, за си вăрнат за да подат у дома на зентут. Тогај*

*викат со се́ му глас триш: "и ху, ху!!!"* [V,PM,247]; ~ *ви́ка: "Дра́ги сл'а́ни, ќи-си-помо́лими на Го́спо, но́гу су́ша-и, ви́ка, а́с ка́о свште́нак, а́с ќи-си-мо́л'ам, а́ма се́лото да би́ди сло́жно* [ЛС(К),119]; ~ *и нăро́т бе́ге се́га, нăдолу и пу та́а ре́кта нă-до́л, пу-Га́лик, цăрно стăнá, мрáфка. Си-ви́кме: ду-та́а плáнна ќ-о́јме и пáк сă-вăрниме. И уддéме, дé-ту́к, дé-тáм дă-тá уф-Бугáрја. Цéло сéло бигáхме, ус-фа-ми́ли:та* [ПК,2(Гăр),218]; ~ *сто́ри идна́ гул'а́ма кăш'та: пала́т'; с'е́луту фа́ти да гу мило́ва мло́гу* [MS,t,87]; ~ *шо сă-пукри́ни ру́јпте уд-го́ре ус пáрички, пáрички. Не́куј се́ла па им-ви́кат стăргáчки* [ПК,2(Драг),83]; ~ *шо́ ќи-кри́јш, си-кăжáла нă-ади́н, сја́а цéло сéло зна́а* [ПК,2(Гăр),192]; 3. 'месност' (?) [MS,s,101]; – ова, последново значење што го наведува Малецки не ни е јасно, ниту познато од други материјали.

**се́мка*** f 1. 'зрно од семе на растение од кое, при одредени услови, може да никне ново растение' ~ *и жéнта, тó врéме кóга би́ла у бо́чфăта уд-глáдус, три́ дéна би́ла нăтре, си-идéла сéмки уд-дру́гăта гуди́на шу-имáло у-бо́чфăта* [ДК(Рак),150]; ~ *прéсево сă-прáве ус-учмéн, сéмки уд-бубáјк, бăмбо́ни, наýт и пáри, си́тни динáрчта. Ус-то́о сă-прăсéве нивéстта кá а зи́ме мо́мчто уд-до́ма* [ПК,2(Гăр),88]; ~ *шо́ сја:-скинáл чăкăрли́а* (незрел), *нé глéјш сéмките и́ сă-бéли* [ПК,2(Гăр),134]; 2. 'семе од тикви, печени се јадат' (обично во pl: *семки*) ~ *мáма ќи-ти-до́нце бо́бо ут-тáмка: ниблиби́а, сéмки, бомбо́не. Кá ќ-о́де нéгдин мáјката, о-устáве мăлéчкуто и тăкá му-ви́ке* [ПК,2(АЌ),24]; – в. **с'ăм'а**

**смкáр*** m, zool. 'вид мала птица' ~ *симкáрчта пу-гро́јсто но́го о́дăт* (го напаѓаат грозјето) [ПК,2(Грам),-100].

**се́мне (сă)** pf 'се пристори' [ДК(Лип),-103].

**се́не** impf 'прави да се стори сенка, засенува' ~ *и уддéл по́по нă-бăџáта. То: ши́ре сус врéјкăта, брáт му мăру́ве сус-ку́тлăта. Е, кá гу зăсенáл нă-бăџáта, се́не. Пугл'ăднáл нă-го́ре, тáм по́по. Кá о-пуглăвéте éдин кáмăн и-по́по тáмо устăнáл, нăврăс кирми́јте си-умрéл* [ПД,161].

**се́нек** m 'дрвен сад (за течност)' [ДК(Лип),104].

**се́нет** m 'запис, писмена потврда' [BK-144]; сп.: во минатото имало голема доверба меѓу луѓето, си позајмувале пари (па дури и меѓу Македонци и Турци) и тоа без сведоци и *без сенет* (признаница) [ТГ,227].

**сенка** f 'митолошко суштество, некои го замислуваат како ужасно тешка жена полна со крв, други пак како животно, тие "ги притискаат луѓето кога спијат, особено породилките" [ПК,2(9)]. Породилката кажува дека *сенката* се појавува навечер во вид на мачка или друго животно, дека се движи без шум и има таква сила што кога ја притиска, жената може да изгуби и *свест и глас*. Породилките од оваа болест се бранат на следниот начин: секоја вечер, откако вратата ќе се затвори, постелата на породилката ќе се попрска со *света водица*, односно ќе се накади со темјан. Од овие две работи бегаат *лушутиите (сенките)*. Суеверјето во минатото одело до таму што се надевале дека *сенката* ќе ја исплашат со мечка (оние што по селата ги води мечкар за атракција); за тоа имало 2 начина: едни породилки во сабота рано наутро пред да се појави сонцето

*сă путкадуват сус мечкина коса,* други (исто така во сабота рано) го викаат мечкарот да дојде со мечката во куќата на породилката, породилката ќе легне а мечкарот ја шета мечката покрај жената и при тоа ќе ја згазне неколку пати на грбот, така што болеста ќе се исплаши од мечката и повеќе нема да ја *путиске* породилката, а мечкарот ќе добие награда "*за лек да са фате*". Запишувачот С. Таневиќ заклучува: сето тоа доаѓа од болно воображување и од страв [ТГ,-110]; ~ *и нéкоі̯ жéни ут нáс ни си присонúле на нáс ка му сą дóшле рáно на грóбот; и как нé му сą нáшле на снáгата му, дóшле ем рéкле на нáс гија ки видéле сéнка* [MV,K,253].

**сено** n 'искосена трева' ~ *ја испадни црна-јока нивесто, [да причекиш првно л'убе л'убено, [да му фатиш врана којна за узда, [да гу врзиш за благата јабулка, [да му дадиш ситно сено да јаде* [ТГ,370]; ~ *зăпнéли уф-кăштте тéрăт јăдéне, тéрăт пáри, нúă дă-јм кáжме, áма нúшто гăрчки нé рăзбúрме. И сéтне устăнá ф-сéлто едúн тăкóф, што-ј пузăдúнта, убóс пу-стáро. И тáм ф-áдна бáшча нăвăрзáа мулúнта, úмише сéно, бугáрско сéно* [ПК,2(Мор),223]; ~ *Срáшнą рąбóтą д'áте!... Остąнá-ни тáм рóднąтą ни гąрмýдą сăс двé кăшти, плéвнą, ахăр, éсли, тăрлą, ąмбáр, ѕąѕúдąн клáдник* (бунар), *цáлиą имóт сąс двóрą, ąвлú(ј)ąтą, нúвите, ąстąнáа идúн нáсąд ąт смóкви, лóзą, вúтки, тąпóли, трú ил'áди килąгрáми чнúцą, ч'éнкą уф-зăрнą двé ил'áди килąгрáми, фąсýл' пéнт стутúни кúлą, слама, сено, иднá кубúлą, двé крáви, чтирúис и пéнт óфци...* [ДС(Ч),168] (автентични сеќавања за егзодусот на Македонците од Серско). Од контекстот заклучуваме дека фонетската појава преглас на **а** > **е** (зад меки согласки), позната од говорот во Кукушко се среќава и во Серско, сп. **если** м. 'јасли' (направа во која се става храна на добитокот – обично покрај ѕид, на подигнато место); ~ *уф-плéмăнта чýвмę: слáмта, сéнто и стóкта;* ~ *áдин фăндáк úма двą нáјсе óки: дунцéх áјн фăндáк сéно, јóнцą, слáма* [ПК,2(АЌ),86,126].

**сенлив*** adj 'внимателен, нежен' ~ *малој моме јубава, [дур јубава, сенлива! [сата каза прешитах, [твоје лико не најдех, [дур јутидох в Цариград, [тамо ти најдех лико* [ТГ,52]; ~ *хеј мори, моме јубава, [јубава дури сенлива! што ти е бело то грло, [куту на филџан то дано! [филџан је палин ракија, [да пијам, да се јопијам, [на скути да ти преспијам* [ТГ,159].

**сенце** n 'мониста' ~ *сúтни зăрнцúнą, шąрéни сą: цąрвéни, жăлти, úмą ги мóдри, ппл'áви. Сéнцтą сą-нúже нą-кąнéц, или сą прáвąт чумбéре* [ДС(Ч),141].

**сеовба** f 'љубов' [V,PM,377]; в. **севда**.

**с'épак** adv 'повторно, пак' ~ *и т'é си сă фл'áвали с'éпак у мурéту ... му гу прибăрнуваха пампóру* [MS,t,61].

**Сер** (и: **С'ăр**) top. – град во југоисточниот егејски дел, Серес ~ *мори, југријала мисичина, [пу Сер пол'е, рамно пол'е, [пу Јуванови рамни двори. [Мори, Јувануве вичерале, [сирак Јуван не вичере* [ТГ,97] – во контекстот среќаваме 2 именки од кои едната е определба на другата, наместо придавка: **Сер пол'е** (сп. 'Серско поле') – карактеристика позајмена од турскиот јазик; втора посебност е употребата на множинската наставка **-и** кај оние едносложни именки, што

обично одат со наставката -**ови** (во овие говори -**ове**): **рамни двори**; ~ *утúдух у С'ăр, ут С'ăр утúдух на Димúр-Исáр* [MS,t,1]; ~ *как сă вркаш'и утúди у С'áр, имáш'и идúн аратлúк там* [MS,t,37].

**се́р** m 'нечиста вода од волната кога се пере' ~ *тóо сéр зăшó стј-о-истурúли нă-стрéт двóр дă-смăрде* [ПК,2(Грам),100].

**сербе́с** adj (indecl.) 'решителен, смел'~ *удгувурúл дјáкунут сербéс* [BV,14]; – сп.: народот верува дека *Св. Павле* бил брат на *Св. Петар*. *Св. Петар* бил богат и *сербес, кабадахија* (властољубив), па поради тоа народот пости прет *Питровдин*. Меѓутоа *Св. Павле* бил сиромав и *повидлив* (помирлив), па поради тоа и не го ставиле редум со *Св. Петар* [ТГ,73]; в. **серт**.

**сердисува*** impf 'паѓа (пр. на земја)' [BV,14].

**Сердо́ко** top. (< *Средоко* – со метатеза) 'рамно место, *средишно* во однос на други топоними' [ЈИ,Ми…,193].

**се́ре (сă)*** impf 'врши голема нужда' ~ *тáа стăнáла, рúбите аднá пуаднá исфăрл'áла-ј нă-пăто и рипнáла. Сă-ј-сирáла ф-кóшуфто и бигáла. Тóо флéве уф-сéлто: "Еј, рúби, о-о крáпуве, сóмуве"* [ПК,2-(Мор),225].

**се́рт** adj (indecl.) 1. 'лош, нервозен' (за човек) ~ *ќуптен серт чувек бише, зăтоо бише кут пардиа, ного слап…; ~ сеă сă питă кăква му-ј лăкăрдијтă нă бегут су силјајнту? Да се рăзберă ва рăботă сакă да се кажă најнаприд, оти сăтă лăгачки му стоат нă кјефут нă бегут. По кроткиите бези по-путпушкјăт, по серттă по грабăт* [МЕ(Р)85]; ~ *нóго-ј сéрт, прăт-н'áа нé сă-испáѓе, вúке, пúске* [ПК,2(Гăр),174]; 2. 'остар' (нож) ~ *нóго сéрт еј нóжо, пулéка дă-н сă сéчиш* [ПК,2(Грам),-100]; 3. 'лут–а' (за ракија) ~ *и с'éтн'а ја бир'éми ракúјата у идúн гарнóк дур дăј сéрт' ракúја тич'éми* [MS,t,4]. Овде гл. **тич'е́*** е употребен како преоден.

**сертме** n 'вид мрежа за ловење риби'; сертмето го плетат од јак ленен конец, во вид на *конус*. Врвот на конусот се вика *кубе*, а основата (на конусот) со *ќостеците* се вика *кесе*. За да пропаѓа (потонува) *сертмето* во водата на *кесето* му врзуваат олово. Постојат следниве начини на ловење со *сертме: на ранила, на фрл'увајне* и *на вличејне* [ТГ,393].

**Се́слуво** top. 'име на село во кукушко-солунската регија'~ *низ нáшто сéло заминá, низ Нимáнци. Утúде Стрéзуво, Сéслуво, надóл утúде, уф-Дóлно Поле. Нé знáјме ут-тáм нă-тăкá, áс ду-тáм знáм, нă-тăкá нé. Дóлнуто Пóле, Сóлунцко Пóле* [ПК,2(Пл),251]; ~ *уф-Кукýшка укол'а сáмо úма устáвно дистúн-петнáјсе кăшти уф-Драгумúрци, дрýгто сé-ј-изгóрно. У-Крéчăво-ј устáвно сáмо цăркăфта и двé кăштички. Гăрмáдна-ј цéло брúшино, Гавăл'áнци-еј цéло брúшино…Лăгăдúн-еј устăнáло, Сéслăво-ј устăнáло, Стрéзăво-ј устăнáло, а тúа дрýкте сéла сè сă-изгóрни* [ПК,2(АЌ),34];

**с'е́стра** f 1.'женско суштество во однос на другите деца од исти родители' ~ *и с'éстра-му идúн д'éн' с'éдн'а на врăх главáта-му, плáч'иш'и* [MS,t,51]; ~ *тогáс тóјнака фати да одрјáви жáбин јазúк и вéли на жáбата: "ох сéстру, тја чýх гласó ти и ти познáх. Излези вăнка да ти кáжа, ча от мáјка ти донéсох пóклон"* [V,PM,28]; ~ *еднá кубúла, имáло сос дéвет*

*жрја́пчинта средја́ море́ту, и та́мо и́маши една́ зе́мја: жи́в чове́к не оставиши тајá куби́ла. Па́к то́јнака оти́де на ко́н'у му са пи́та, и ко́н'ут му ве́ли: "немо́ј ти е стра́х! Она́ја куби́ла е мо́ја се́стра"* [V,PM,113]; ~ *иди́најут им'а̑ш'и идна́ с'е́стра, и́ш'т'аш'и да ја̀ дад'е́ на дру́гајут* [MS,t,70]; ~ *му ја да́вах се́стра-ми да е́зми ж'е́на, ја ни з'е́* [MS,t,73]; ~ *и на Але́ксандрус с'е́стрит'а̑му д'е́н' и н'е́са о́ш'ти ж'и́ви сă* [MS,t,61] – во контекстот се среќава преодната фаза од заменската форма употребена постпозитивно во смисла на определен член, но како нерегуларен остаток од падежна форма (со посесивно значење): **с'е́стрит'а̑му**; 2. 'обраќање со милост кон женско суштество' ~ *ă-ва̑рзва ме́чкăта ле́по су-фăрто́ма, и зăпа́л'ва узда́ла о́гăн. Фăти́ла дă-го́ре ме́чкăта нăкăј-ме́. – "Го́ре, бра́те!" – "А, тăрпи, се́стро, тăрпи! И ја́с та́ка бе́". Фăти́ло дă-те́че ли́гда, са́ло уд-не́а, дă-ка́пе* [ДК(Паљ),119].

**сестрени́ча** f 'сестра само по мајка или само по татко'; со исто значење: **не́ али́с се́тра** [ПД,117].

**сестрин*** adj 'нешто што се однесува, односно што ѝ припаѓа на сестрата' ~ *ету јазика ке да идам на работа, тинака да сјачиш от сестрина ти мрăша една парча да готвиш да јадеми! Ами тјанака, братку, сос какво сăрце да готви от сестрино ѝ месу?* [V,PM,62].

**сети (сă)** pf 1. 'се присети' ~ *та́ па ма́јкăта му-и-вăрза́ла у-инă кăрпа, му-и-кла́шла у-се́ндику нă не́јна ќе́рка о́чите шу-му-и-изва́ди. Та́а сă-сити́ла, си-ре́кла: "Ма́јкă-ми ми-кла́де две́ о́чи у се́ндику. Че́кăј дă-му-дам"* [ДК(Паљ),122]; ~ *И то́зи стра́х-му-е дă-се́дне, се-бо́е, ви́ке та́а: "Не-бо́ј-се, не-бо́ј-се – ма́а-му су-ра̑кăта – услубо́ди-се". Са́кум дă-ми-ка́жиш адна́ при́кăска, – а́ма та́а гу-позна́. То́о не-мо́же дă-се-се́те, о́ти не́гувта л'убо́вница-е, и му-ка́зве: "Ајде сига́ зăпо́чни при́кăскăта"* [ВК,284]; ~ *бли́зо де́ка што б'а́ш засáдн бубáко б'áха нáшит о́фци. Прије́дéх им по́пуле́нка уф-т'а́мница́та и ги допира́х. Што да чи́нам сига́? Са-се́тих. Пушти́х-гу ма́гаре́то* [ДС(Ч),166]; 2. 'си помисли' ~ *малкото дăтă зăло да врăви: "Мајка ми ма закла, тато ми ма испади, лăла ми ма уживи!" Тато му и ратајă сă сăтили, чи нăзи ж'ăна јă сăстра му* [V,PM,292]; ~ *на гроб да ми сејиш, Стано, [дрво дафиново, Стано, [за дрво да врзиш, Стано, [мој ми брза којна, Стано, [кога којна, бела Стано, [висне и пудвисне, Стано, [тогај да се сетиш, Стано* [ТГ,94]; 3. 'сфати, осети' ~ *А скрију́ва ину-ќу́п ме́т, а́рно ма, лиси́цăта се́ки де́н ја́де ут-то́ ме́дут. Де́ка се́дăт: "Иии!, чи́не. Е, мă-ви́кăт" –"Ко́ј тă-ви́ка?" – "Мă-ви́кăт, ве́ле, дă-кра̑стăм". Она о́де – ја́де ме́т. Ти́а вуло́јте нă-мо́жăт дă-сă-се́тăт* [ДК(Бош),139]; ~ *дуде́к сă-се́тиш, о́н ќи-ти-ј-зăма́чке о́чте, ќи-тă-изла̑же* [ПК,2(48)]; ~ *мо́мта уста́нăве те́шка и бра́т иј сă сити́л – а устăви́л се́стрă му. Дујде́ло вре́ме – руди́ла. Лижа́ќи ма́јка му, он, оште ка па́жге ут ма́јкă му и ри́пке низ уда́ата, ско́ке* [ИГ,110]; 4. 'открие' ~ *вика́л нă-ба́туфците та́м, нă-бра́тто: "Ни́м спија́јте, дă-гле́јте дă-избе́гуме, е́т тăка́, тăка́ нă-же́нă-му кăжа́: "Зă-то́ă ја́дăне ас ни́х ки-ј-изе́дум". Фăти́ли о́ни, избăга́ли. Избăга́ли, и то́ă ги сити́л, зе́л пу-ни́х дă-тăрче* [ПД,159]; ~ *ко́ ќи-гу-ви́де, ства́рно сăнду́чито не́јно. Одма ги-зе́ма ца́р-*

*виут сúн сǎта* (сите). *А-викнýва бáбицǎта: "Кáжи шó рудú жéна-ми? Мúсли, сéга сè се сéти рǎбóтǎта. Аку-излǎжиш – ричé – глáвǎта, глáвǎта ќе-ти-ǎ-сéчǎм. Ако кáжиш, ќе ти прóстам"* [ВЕв(Кр) 303]; 5. '(пре)познае' ~ *и óна прǎд-нéго ин вúке: "Игрáј кýкличко, игрáј нóшче, јáс читирúјсе дéна ýмрǎн гл'ǎдáх и читирúјсе вéчǎра, пá сáбор сǎ-чинáх". Знáчи чувéко сéга за да сǎ-сéте. И ки-му-кáже нáј-нǎ-кусýро, áку нǎ-мóже да сǎ-сéте* [ПД,164]; ~ *"Јáс, вéле, ќи-сǎ-стóрǎм идно-кóч, ама углáмникут, вáрди, дǎ-нǎ-гу-дáјш!" Сéга му е стрá ут-тó дјáулут, ут-тó шу-гу-учéше. Кóа гу-пýле – тó. Грéде. Чúм гу-вúди тó, гу-сéтǎл и углáмникут* [ДК(Бош),141] – во текстот прави впечаток дијалектниот сврзник **чим** (= штом): **чúм гу-вúди тó**...

**сéтин** adj 'поголемко дете коешто почнало да има сознанија за повеќе работи' [ПК(Гǎр)].

**с'éтн'ạ** adv 'во временски сегмент што следуваа – после' ~ *с'éтн'ạ за вáр'а тráхна ('мáнц'а ут брá-ш'ну' : прајат ч'áсту, гу сǎхнуват, гу трǎјат др'éбну)* [MS,t,65]; ~ *и такá утúди Ифтúму у гурáта с'éт-н'ạ да ни гл'éда хúч' л'ýди за да сǎ ни гр'ạхóва* [MS,t,44]; ~ *ут мрǎва вр'ǎм'ạ с'éтн'ạ гу гл'éдат úди насáм сǎс кóн'у* [MS,t,59]; ~ *с'éтн'ạ с'éднах два трú м'ǎсници у Сулýн* [MS,t,1]; ~ *и си з'éват рǎнка ... ут пéт' дакúка с'éтн'ạ трǎгна пампóр'ут* [MS,t,84]; и: **сéтни** ~ *тáмо седнé около двé мéсеци; сéтни господáрот излезé на магазúата, му направú дéсет корáби, ги напǎлнú стóка, му дадé и едúн пǎрв гимицúа* [V,PM,13]; ~ *тогáс тóј стáна прав, са поклонú на господáро му и са прости сос нéгу, земá сéтни двáјсите гимúи* [V,PM,15]

**сéтника** adv (в. **с'éтн'ạ**) ~ *си разбú вǎрхот от дǎрвóто и тóј не си одави. Л'у от мǎра час сéтника отвори си учúте и прогледнá на гори кǎдé дǎрвоту и когá видé хáрно, дǎрвоту е бúло хралóпо* [V,PM,7]; ~ *вл'áгạл фнéтре в-една кǎшта и вид'áл еднá мóма как плáче. "Зáшто плáчеш, марú мọме?" – "Плáча оти ќе-дóјде лáм'ата да мạ-изéде".– "Ела с'áди" – и главáта си-клавáл на-скýту-му и сéтнека т'á пучнáла да-плáче* [ВС(Кал),337].

**сетнин*** adj 1. 'нареден' ~ *змејут сос млого чест ги дострјати и гу зема гори на удаја. Та на сетнојут ден, кога иштиши да си пои бабин син, змејут му и давал млого злато и стребро, но тој нифтја* [V,PM,203]; ~ *и пак си станали чаплоци, и ч'ул'ака станал чаплок. На дорǎ му имало един кавак, на нег направил гн'аздо и четри години прил'атовал там. На сетнǎтǎ годинǎ един ден жената му прала на дорǎ и тој си ја гледал* [V,PM,285]; 2. 'последен' ~ *Марýшка фл'áлạ в кǎштатạ. Тáм имáлу четрúǎсте стáи. Т'á утвáр'ạла и зǎтвáр'ạла сúчки врáти, нúјде нúшту ни-нǎшлá. Нạјсéтне, кǎтó стúгнǎлạ ду-сéтнǎта стáјạ* [ВД(ГБ),330].

**с'éтнина** adv 'после' — в. **с'éтн'ạ** ~ *ги казандúсува н'éјнит'ạ парú ... ги казандúсува и н'éгувит'ạ... на с'éт-нина гу клáва и кш'éнудухúјуту му-мáта* [MS,t,10]; ~ *на с'éтнина* (< *нај-с'éтнина* = најпосле) [MS,s,101]. Партикулата за суперлатив 'нај' се среќава во соседните влашки говори, позајмена од македонскиот јазик, но во редуцирана форма, како 'на', оттаму повторно е преземена во македонските југоисточни говори,

во споменатава скратена форма, сп.: **на с'е́тнина**.

**се́тнăн** adv (в. **с'е́тн'а̣** 'после') ~ *нă-никáфо и́мше пу-три́ ли́ри ут-стрáнта и он би́ше нă-срéт. А пă сéтне и дру́јсте сăкáа. Сéтнăн, нă срéдăнта јăтăрва нăпрăви́ пу-чити́-ри* (лири) [ПК,2(Иц),288].

**се́тре** n 'надворешна машка облека, со ракави, достига до крстот (половината)' [СК,335].

**сефте** adv 'првпат' ~ *и тојнака, кату зема аспрата отиде праве на мајка му га закара и га вели: "мале, јаз кату отидох динеска сефте на лов, имаши тамо млозина авџие, ама јаз отепах фил'ут"* [V,PM,41]; и: **сифтé**: ~ *ричé на ни́х: Оти такá му бéши писáно, и такá му бéши да сă мăчи Христос, и да уживéи па уф мăртфин на три́ти дни́ и да сă прóстат грéхови на сăта зéмн'а, сифтé чини́ло ут Јерусалима* [MV-K,260]; ~ *тáм дé фати́ха да-жнáт сифтé злáва иди́н зáја̣ц и му-фăр-лават страпóт-му си-уиди́са дра-ж'áлитó-му фл'áзи на-газóт. Фати́ да-б'ăга зáјицо̣т, за-да-си-скри́ј на пш'н'и́цата и страпóт о̣зáт' ви́ра ж'н'é* [ВБ(Бал),344]; односно: **сăфт'é** ~ *и нáз гуди́на сăфт'é сăфт'é за дад'é пóмрăва грóздинци* [MS,t,4] – во контекстот имаме повторување на прилогот за да се потенцира значењето: **сăфт'é, сăфт'é за дад'é**.

**сефте́шка** f – в. **сефти́нка̣** (во Дојран паралено со: **пăрвуски́на**) [ПД,125].

**сефти́нка̣** f 'крава (овца, коза) што прв пат раѓа – првостинка'; се употребува паралелно со **пра̣во̣сти́нка̣** [ДС(Ч),60].

**сефто́се** pf 'започне прв да пие, да јаде, односно да користи нешто' [ПК,2(Гăр)101].

**сечáч** m 'човек што заработува за живот со сечење дрва' ~ *сечáчто ус-н'áа (бички́та) сéчат дăрва нă-тéп, нă-мéн, зă-пáри* [ПК,2(Ал),23].

**се́че** impf 1. 'со остар предмет (пр. со нож) отстранува дел од нешто, односно нешто прави на делови' ~ *и кă-дујдé бли́зу гóрнăта зéмна, óшче пред дă-гу-извáде пи́л'ту, рéкăл – крáк, а нé му стигнáл мéсуту, нимáл шó дă-му-дáде, уд-нóгта си-сéче ăнă-кумáт, ту́ка уд-жáбта и му-дáва, и стигнáл* [ВВ(Крон)]; ~ *кă-фăти́л дă-óде вó ју́нáкут, óн кри́ве. Пи́л'ту гу-питáл: "Шó кри́виш?" – "Јáс, тăкá и тăкá, кă-свăрши́ мéсуту, нéмше дă-ти-дáдум, ут-ту́ка си-сичéк, уд-нóгта". Пи́л'ту му-рéкăл: "Јáс тó нéмăм óшче гу-гăлтнáт!"* [ВВ(Крон),313] – во текстот ја среќаваме конструкцијата "има (нема) + гл. придавка", меѓутоа придавката не е од ср. туку од м. род: **нéмăм óшче гу-гăлтнáт** (месото); 2. 'убие со сечење' ~ *Исти́нската̣ мáјка̣ нé до̣звóл'а̣ва̣ да̣-го̣-сéчат дé-тто. И тóга̣ ви́ка̣ на̣ нéа̣, е-сéга̣ на̣-нéа̣ сéчи-га̣* [ЛС(К),110] – во контекстот директниот предмет се среќава во придружба на предлогот 'на' што се третира за влијание од ароманските говори: **е-сéга̣ на̣-нéа̣ сéчи-га̣**; 3. 'скратува' ~ *му-веле: "Ето, го гледаш тоа човек, шчо седи на ќошето? Ќи ти биде стопанин: ќи јадиш корите и коските, шчо ќи останат от софрата му, и ќи живуваш тридесе години". Кучето му веле: "О Господи! Сечи малце од годините!"* [ШВ,5(399)]; ~ *тóо нóхут мă-бóле, сјáа ви́ј кá рáсте нă-кри́во, éм нóго-ј јáк, и́ч нé сă-сéче, сăнки тăрнáк* (копито на овца, на коза) [ПК,2(Крец),117]; 4. изр.: като **коа сă сиче** (= кога нешто ќе престане) ~ *уд неколку гудини да нанака и ангаријата за пăтиштата като коа сă сиче* [МЕ(Р),74]; **му**

**се сечи силта** (= стана немоќен) *~ сă утвуриjă кăсăбаjте Пазăр и Солун; кој шо клади некуј паричкă ув рăци, бегăј нă Пазăр; тиjă пă шо беа биз пари, су ногу борч и ногу нă мăкă бегаа нă Солун. Нă Пазăр и нă Солун не и трчкаа* (гонеа) *зă борч и му се сечише силтă нă беjзте* [МЕ(Р),88]; **не ти сечам акут** (= не ти земам од она што си го стекнал, заработил) *~ ем вел'але: Виа понапокошнити шо чиниле иден саат, и на них су нас токмо а чинил си, шо тегл'ахми врукината и туварут визден. И он па гувори, да риче на иден уд них: Приjатил, не ти сечам акут, не ти пазарисах пу две грушови?;* – в. **сичу́ва**.

**Се́чи Ка́мен** top. 'карпесто место од каде што ваделе блокови за правење на воденични камења' [ЈИ,Ми...,193]; во топономастичката номенклатура чести се образувањата од типот: императивна форма + именка (*Сечи Камен*), особено често го имаме запишано (на различни места) топонимот **Прди Којн** (угорничаво место каде што коњот тешко се искачува).

**сечко** m 'народен назив на вториот месец во годината, наместо февруари' *~– Амă ни́куј не́ ти-пукăжá? – Ех и ти́ стáру áру! ти кăжáх; сти́гă ви́ке ми збуру́вăш: дă-нă-ми́слиш пă-óти ти́ мă-нăучи́? – Дóбру, дóбру, ниве́сту. Ај се́ј-си су-здрáве, ăмă-ут-Се́чку ду-Вили́кдин дă-ткáјиш, пуд-ми́шкă дă-гу-нó-сиш!... му-ричé Гóспут и ă-устăви́* [ВВ,310];*~ му даде просино семе: ка го сеа офчарут, са чини едно просо за памет. Ка дојде време да го вăрше,* **коложек, сечко, мартин** *ричеа: "Ад да му го призимме бирикетут, кулко една инка што бере да му уставиме!"* [V,PM,294]; *~ ка си дуна* **сечко** *један ветар и дош, ка си зафати една* **лапавица**, *хеј море, хеј, чувек ут студено уф мишиџи дупки да са напике. Бабата сусе кози и јарци бише таман на среди на пăтут* [ТГ,13]; од Гевгелиско за **сечко** е запишана и оваа изрека: ~ **сечко сече, марта дере, април носе кожи да пурдаве** [ТГ,7].

**се́ште (сă)** impf 'се досетува, размислува' *~ аj-го тóлко врéме и óште нé сă сéште дă-сjóде* [ПК,2-(Гăр),183].

**си** impf (2. л. едн. сег. време од 'сум') *~ му вил'áт на д'ăдуту: éти-си стáр ч'ув'ăк, с'ăт' у думá сăс мáлкат'ạú* [MS,t,80]; *~ ги пи́та цáр'у: éти ш'тó-си?и́ éја-сă куjимџ'и́јаú* [MS,t,19]; *~ му вили́: éjá-су Ѓóрги! ш'ó прáиш'? кáк-си?и́* [MS,t,86]; *~ éнăј ут иди́н сáт' с'éтн'ạ трăгнувáми, си хазăр' да дóш' сега?и́* (овде имаме пример за оформување на прашални реченици без партикулата 'ли') [MS,t,84].

**си** pron (< 'се') *~ и д'ăт'ạнту клáди на-врăх пуртукáлит'ạ мăра смóкфа за да си ни гл'éндат* [MS,t,86] – во текстот прави впечаток линеаризацијата: глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: **да си ни гл'éндат;** истава зам. форма (заправо се работи за редукција: **си** < 'се') ја среќаваме и во материјалите од кај Малецки: *~ фáт'ạхми да си пруми́нами.*

**си** pron 1. 'неизменлива форма со посвојно значење' *~ ééзми си и тýс синдýч'ạ, нăтр'ạ ти-сă си́ч'-кат'ạ парă!и́* [MS,t,84]; *~ и ш'и́ч'ки фáт'ạха да си пл'éскат ранц'ăт'ạ и да ви́кат "ж'и́ту о– Алéксандрус!"* [MS,t,59]; 2. 'во служба на т.н.

етички датив' ~ *и јас там би́х, с'ắ си до́х* [MS,t,15]; ~ *си до́јдух думá;* ~ *си уми́рам јас* [MS,s,102].

**сива́к** m , bot. 'кисело грозје' ~ *гро́з-ди, ш'ту ни уздр'ắва, ш'а́рину ста́-нува* [MS,s,102].

**Сива́ка** top. (< *сив* + *-ак*) 'дол со карпи со сива боја' – во околината на с. Височен, Драмско; сп. уште: **Сивата Вода** 'извор со "сива" вода', топ. запишан во с. Куманич, Драмско [ЈИ,Ми...,193].

**сивјак*** m, zool., Coluber 1. 'голема змија, но не е отровна, смок, се верува дека цица млеко' – сп.: мајката кога работи в поле, и ако има бебе цицалче, плашејќи се да не го нападнат *сивјаци* (бидејќи мириса на млеко), зема и некое девојче (*дада*) со себе, за да го чува [ТГ,117]; во Серско Давкова запишала: **си́вк** ~ *о́н е си́ф, пп-л'а́ф, не сą-пузна́вą у-пипе́лǫ нą-пắт, о́н не ува́пą, о́н уда́рą сąс па́шкąтą пǫ-сна́гąтą* [ДС(Ч),141]; 2. fig. 'така се кажува за оној што пие многу течност' ~ *на́што ну́че ци́це али́с си́вик* [ПК,2(Грам),101].

**сиври́а** adj 1. 'нешто со остар врв' [ПК-,2(15)]; ~ *а́к гу субе́рме се́нто уд намли́та, уд ил'ни́ците, нă ку́п, та́а гу ви́куме чиле́нк, о́на-ј вăрт-ле́ста, сиври́а, висо́ка* [ПД,122]; ~ *зăга́ро-ј* (ловџиско куче) *ус-сиври́а му́цка* (уста) [ПК,2(Крец),101]; 2. 'нешто слабо, издолжено' ~ *сла́ба, сиври́а жéна, ус-дắлги кукąле́сти но́зи* [ПК,2(Гăр),133]; ~ *та́а ко́ска-ј сиври́а ко́ска, нă-куле́нто сă-дắрже. Истина кăла́м-еј та́а, не́ ви́киме пи́ска, а́с и ви́кум кăла́м* (станува збор за коскатa од коленото до глуждот) [ПК,2(Мор),238].

**сивчо** m 'име на вол – според бојата на влакната'; името **сивчо** го сре-ќаваме заедно со други имиња на домашни животни што се давани според бојата: *калеш* (со темна боја што "удира" на црно), *шарко, црвенчо, арап* (црн); односно спо-ред однесувањето: *лигач* (мрзливец, при орањето легнува), *челеби* (господин), *деспот, оџа ефенди* (господин); уште според роговите: *чурлин* (има прави рогови), *јајман* (има рогови слични на оние кај козата) и др. [ТГ,374].

**сивăко́шница** f, zool. 'вид змија' ~ *гла́фта нă-не́-ј си́ва, нă-sắт о́на-ј жắлту́нува. Гла́фта сѐ ин-е́ј пу-ди́гнина, гуле́ма-ј (кулк) едно́ ме́тро* [ПК,2(АЌ),101].

**сигá** (< 'сега' – со редукција) adv 'во сегашно време' ~ *"а́ за т'ą пу́сна сигá, амá гл'е́ј, да му ни фт'е́саш' на та́тку-ти, да т'ą пукалн'е́ пак да ста́ниш' мага́р'ą!"* [MS,t,55]; ~ *е́м си вил'а́ха "такфе́с пилџá н'е́-мами ви́д'ąну дур сигá"* [MS,t,58]; ~ *сигá дру́гајут и́ш'т'аш'и да ја сла́нџ'и (да ја сма́ми)* [MS,t,70]; ~ *ги пи́та: "заш'то́ сă ка́рати ви?" "За та́с мо́ма, и́ш'тими да ја в'е́ними ж'е́на, амá то́ ја в'е́ни сигá!"* [MS,t,19]; ~ *да ја сигá стана́ касме́т, да ја в'е́на мума́та-ти и да ти ка́ж'а ш'ту ми р'е́ч'и Го́спут'* [MS,t,15]; ~ *сигá му вили́ на визи́рину: "за ти да́м питна́јси д'е́н'уви мухле́т, да по́ш' да сă на-уч'и́ш' ш'ту вил'а́т н'ắс, ш'ту ги пи́сахми на тифте́р'у"* [MS,t,40]; ~ *"нắј ут иди́н са́т' с'е́тн'ą трắ-гнува́ми, си хаза́р' да до́ш' сигá?"* [MS,t,84]; **сега** ~ *царјут, как га виде ошти момата, га ареса и, за да га чини да стои прет негу ошти мăра, га пита: "моми, таја удаја дали сега скору га чинихти?"* [V,PM,54]; ~ *не́ верува́ле Чифу́тите за не́го да бе́ши сле́п, да си упули́,*

*ду́ри а вика́ле на та́тко му и пита́а на ни́х, да му ве́л'ат: Во́а ị ва́шо си́н, шо ви́и ве́лехти шо си роди́ сле́п? Ка́ гле́да се́га?* [MV,K,259]; и: **сеа** ~ *и ве́ли на не́гу: Исти́на, исти́на ве́л'ам на ва́с: ут се́а на́ка ки ви́дити на не́бито утворе́на, и Ангели Господи́нцки да си качу́ат и да сле́ват на́врạс Чове́шноу Си́н* [MVK,302]; в. **с'ắ**.

**сигашин*** adj 'нешто што носи карактер на актуелност' ~ *ут тăбијатут нă мал–сăјбијтă му бише вăрѕан кăсметут или тăксиратут нă-јарăџијтă. Амă идно пурăмнувајнă нă тијă гудини су сиѓашините сă пулјă оти тогăј јарăџијте нă погулемите мал-сăјбиј биле по арни* [ME(P),85].

**сиги́ч'ка** adv, dem. – в. **сига́** [MS, s,102].

**сигу́р** adv 'нешто потврдено, точно' [BV,146].

**си́гурно** adv – в. **сигу́р** ~ *и си-до́шле ма́јкạ-му и та́ткọ-му ọт ця́рква и фăти́ле дạ-ạ-па́лăт низ-до́ма Ку́мка-Кạли́чка. Кạ-виде́ле де́ка ạ не́ма ни́кăде, сдна́ле две́те дạ-ру́чăт, и риче́а: си́гурно ọти́де да-си-и́гра су мо́мичките* [BB(Крон),315].

**сид'ắ** adv 1.'само' ~ *то́ј-и р'е́ч'и : "ху́бајạ! со́празни гул'а́мата бắнчфа ви́нуту ... сид'ắ да мо́жиш', да ха клад'е́ш' у бắнч'фата!"* [MS,t,68]; ~ *"слу́ш'ај, заш'то́ ко́ж'а нас, заш'то́ има́ш'и три ч'е́тир д'ắџă, зара́т тузи́ сид'ắ куж'а́та ја зари́ха"* [MS,t,41]; ~ *ця́р'у му па́к вили́ на визи́рину: "то́с умр'ắнт, умр'ắнт ји́? и́ куж'а́та му ја ка́рат сид'ắ?"* [MSt,39]; ~ *гу удри́ ина́ кала́ч'ка на кăрăсту и гу замина́ ш'и́ч'кạ кала́чката, ама́ д'ắт'ạту Кати́нч'у ни па́дна сид'ắ р'е́ч'и: "о́х сắрциту м'ạ забул'а́!"* [MS,t,39]; и: **сад'е́** ~ *им'ắш'и у нас кắш'та сад'е́ идна́ ба́ба* [MS,t,84]; ~ *фа́т'ạха да брắкат, д'е и́ма о́да; на́јха сад'е́ иди́н буна́р* [MS,t,86]; 2. 'единствено' ~ *пурắнч'ува: "да ни гл'е́даш', мắнџ'и, мло́гу скắмпа ѓулн'у́к, у́тр'ạ за сă на́јди по́скắмпа ѓулн'у́к; сид'ắ ајла́к да ни с'ạди́ш' "* [MS,t,47].

**сиде́ло** n 1. 'пригодно место каде што кокошките сневаат јајца – гнездо' ~ *ле́же та́м пуд-ăнă-се́нка, ко:-пу́ле ăну-пи́ле ци́фка нă-ăнă-дăрви́че и во́ ко:-си-фắрле о́чите* (погледнува), *пу́ле та́му ăнă-зми́а сă-де́бе ду-сиде́лту дă-му-ј-зе́ва пили́шчăта* [BB(Крон),312]; ~ *станал, кинисал, одеки, одеки, го нашалселто, препалал и нашал, а фатил цăрната кукошка, си а носил дома; и правил сидело. От неколко време напкум снесела кокошка неколко јајца* [V,PM,273]; 2. fig. 'дом за живеење' ~ *да риче́ на не́гу: Аку ми а милу́ва не́куј, и прика́зната ки а чу́а; и Та́тко ми ки гу милу́ва на не́гу, и кăд не́гу ки сми уде́ле, и сиде́ло ду не́гу ки чи́шими* [MV,K,320]; ~ "*Оти, Петре, така прави, [ма устави сама-самуница? [који на деца мирам* (воспитување, наук) *ки даде!? [така ки се мăчат и путиркат, [сите деца татко ки си чекат, [твојте деца грејни пилци, [грејни пилци бис сидело*" [ТГ,263]; ~ *де́к ќ-о́јш ка́ те́-ј ту́к сиде́лто* [ПК,2(Гăр),101]; 3. 'дупка каде што се крие змијата' ~ *едно́ вр'а́ми, е́в гạ зми́ạтạ до́вạ, ọста́вạ та́м пạри́ти и с вра́штạ. И-ти́ạ пọ-не́ạ, пọ-не́ạ, гạ-вид'а́ле у ко́ј бạи́р, уф ко́и м'а́стọ. Н'а́кọи до́лче та́м, де́кạ и би́лọ сде́лọтọ, де́кạ о́ди* [ЛС(К),129]; 4. **на сидело** 'начин на ловење птици' – така се вика кога децата ќе откријат некое гнездо до него ќе ставаат *примка*

(направа за ловење птици пригот- вена од влакна од коњска опашка) [ТГ,388].

**сиде́лце** n, dem. – в. **сидело** ~ *си-има́л адно́ Ќо́с-Кусу́ле и си-прӑви́л сиде́лце н-адна́ дӑби́чка. Та́м си- снисе́л три́ ја́јца и си-л'упи́л три́ пили́шчичка* [ВВ(Крон)313].

**сиде́нка** f 'собир на млади луѓе наве- чер, особено зимно време, во не- која куќа и тука го поминуваат времето во разговор, шеги и пес- ни' ~ *ца́ро вика́л зӑ-нӑ-сиде́нка д-о́дат, си́те сӑ-збра́ли. Вика́л ца́ро: "Ба́бо да-дука́риш ти та́ мо́мата". "А, вика́л, не́м мо́ма бӑ-че́до, не́м ни́кӑква мо́ма"* [ПК,2(Пл),260].

**сидилиште** n 'кошара (или сандак) во кој се сместени пчелите, тоа е нив- но *сидилиште*' [ТГ,400].

**сидиро́сва*** impf 1. 'притиска, мазни' (пр. со пегла); 2. 'удира, бие' [ВК,146].

**сидифлија*** adj, indecl. 'нешто направе- но од седеф' (украсна материја, ја вадат од внатрешноста на некои школки) ~ *ако ти ја дадат, мила ле мале, [поскоро абер да чиниш, [море да растурам ветки куќи, [да направам висок сарај, [мори пинџерки му сидифлији, [а пир- дијна кадифилиј* [ТГ,97]; придавката **сидифлија** ја среќаваме во описот како младичите (ергените) во мина- тото се облекувале со: *мор дулама* (кошула, со светло-сина боја) *сус сидифлиј купчијна, свитин илек, џамадан, појас, бели барнавези* (вид панталони), *бели чурапе и папуци* [ТГ,134]; ~ *мома стоје јов градина, [в рӑци дӑрже јогледало седефлиа, [јогледуве мома бело лице, цӑрни јочи* [ИГ,107].

**сидумна́јсет** num '15+2' ~ *има́лу ину- вре́ме ину-та́тко. Же́нӑ-му умре́ла. Има́л инӑ-чу́па ут-сидумна́јсет гуди́ни. Чу́пӑта но́гу и́тра би́ла. То́лку и́тра шу-би́ла, дӑскӑли́цӑта ӑ-сӑка́ла* [ДК(Дур),147].

**си́ир** (и: **сеи́р**, односно **саир**) m 1. 'весела забава' ~ *от тамо пак вле- зоха у гимиата, фатиха да прајат ката ден по един марифет, хождаха ката ден свјатот сӑир да глендат. Стана един ден и царјут отиде да гленда џумбуш* [V,PM,212]; ~ *и пре́мa п'а́снaта чу́кa, и ќ зӑсвúри и ќ зӑста́ни. Он ќ збо́ри па́. На- при́мaр. Ама̨ на-се́дини, то́а се́ир. На-се́дини, не́ на о́ро. Џумби́ш на се́дини* [ЛС(К),122]; 2. изр.: **си чи́ни се́ир** (= се забавува, прави нешто да му биде интересно) [ДС(Ч),106]; **сии́р чи́ни** ~ *и бабата му и рек- ла: "сину, утри как да и, хабар ти давам јаз" И така бабата утри- ната излегла с куконата да седи на пенџарите, и сиир да чинат* [V,PM,165]; ~ *една́та и́маши прет не́ја јариби́ца со́с де́вет јариби́чки, на́ тапсја́ игра́иха, и тја́нака на́ гирге́ф ве́зиши и сии́р чи́ниши* [V,PM,135]; **сии́р му сӑ гл'е́нда** [MS,s,102]; односно: **пра́вам сеи́р** (= посматрам забавен настан) [BV,142]; сп. уште: **саир-оро** – на празникот *В удици* младоженците одат на ручек кај кумот а потоа заедно на сред село на *саир-оро* [ТГ,25].

**сиизин** m 'тој што се грижи за коњите, коњушар' ~ *го ублекоха н'амојут, гу сториха голем базирѓа- нин, му дадоха и един гол'ам чи- бук на ренката. Кој хождаши на удајата му, го виждаши ч'унки пак тес троицата: единојут му беши кафеџиа, второјут сиизин, третојут ахчиа – му готвјаши манџи* [V,PM,177].

**сијме́н*** m 'полицаец, односно чувар на родот во полето' ~ *му ве́л'ат: "а бре́ ти зашто́ гу отепа́ о́нова џифаирџи́а тога́с на гора́та? Ади*

*ела, сега ти иска пашата!" И така гу собраа сијмениту, гу закараа на пашоф конак, гу затвориа* [V,PM,27]; ~ *тоа, зиме сејменут и отиве првно на адин пријател' и му веле: "Чини ми се кефил', оти ќи ме затфорат!" А пријател'ут му одгуворил: "Не можам да се чинам!" Така ходе и на фториут и на третиут* [ШК5(432)].

**сијменче** n, dem., в. **сијмен** ~ *на која трева жнијала, [Велико мори, [дека жнала заспала, [срп пуд глава кладела, [сус трева са пукрила. [Јутад иде сијменче, [Велико мори, [право тегле в ливади* [ТГ,345].

**сијнакувица** f 'поголема бронка, чир, што помодрува и многу боли' [ТГ,244].

**сијнојок*** adj 'со очи што ја имаат бојата на небото' ~ *тамо има... [две нивести изметчијки, [ду две моми за глидајне; [једната је црнојока, [а друга је сијнојока, [сијнојока чакрѓозли* [ТГ,53]; ~ *"Книга ми е дошла, млада чорбаџијке, [книга ми је дошла уд моја ми мајка, [оти ме армаса и оти ки ме жене". Тоги што му веле млада чорбаџијка: ["Оти не ми кажа, Тодоре, на мене, [уф мене има Тодоре, до три ми алăјки: [сакиш црнојока, сакиш сијнојока"* [ТГ,157].

**Сијнто Мора** top. 'Јадранско Море' ~ *уд кăда ветăрут* (= север) *меѓјата на пољто-ј туку речи кăто права бразда изурана ут Солун до Воден и гора долу ода пу една трага су друмут устанат оше уд елимцко време и вăрва ут Солун на Пазар истум пуд Пел, напкум на Воден, Битолја и Драч и ги вăрѕува Сијнто су Белто Мора* [МЕ(Р),72].

**сикаџија** m 'тој што сака да прави шеги – шегобиец' [BV,146].

**сикира (сă)** impf 'се грижи за нешто, се нервира' ~ *сă-сикира нă-цăрут детто. Колку оде – услăбнува детито. Мајкă-му веле: "Зашо така бе дете, услăбнувăш?"* [ДК(Дур),149]; ~ *ус-него нă-мож сă-рăспрăве секуј, он не сă-сикире* [ПК,2(Гăр),155]; ~ *и они одма му-се-нафрлиле намалечкото куче. Арно ама тоа било ного л'уто и сите офчарски кучин'а са-разбегале. Газдата на-кучто мукажал на уфчаро да не се-секире* [ВГ(Мир),273].

**сикирација** (и: **касавет**) f 'голема грижа' – називот **сикирација** го сретнавме во описот на болеста **блидица**: летно време кога се работи во голема прашина (пр. кога се врши жито) се случува на оние што работат да им се појават големи меури кои што многу србат. Таа болест во Гевгелиско ја викаат **блидица**. Од друга страна има верување дека **блидицата** се јавува од *сикирации* и *касавете* (грижи).

**Сикирник** top. 'име на село во Струмичко населено со бегалци од Кукушко; таму вршевме дијалектолошки анкетирања' ~ *Ново Село изгорно. Адна кăшта нема, сè изгурели гăркуманто, само цăрквăта билее. Дујдеме ф-Сикирник, пăлно бижанци. Дујде сăбăта, кăжаа ќ-ојме пăзăр* [ПК,2(Мор),221]; ~ *ка кăжаа оти офците дујдели уф-Рила, татко сă-вăрна ут-Софја, уддè уф-Рила, да-виде колко офци, шо офци устăнăли. И, ут там ги закарууат офците, ги-врăштат па тăка. "Ќи-ш-ојме па доло", си викăхме, и дукарат уф-Сикирник* [ПК,2(Пос),292].

**сиктер** изр.: 'бегај одовде, да не те видам' [BV,146].

**сила** f 1. 'можности – физички или умствени' ~ *Царјут тебика сака*

*напрет да ти тури аф казан'ут нетри, да си кăпиш аф мл'акуту, затова немој ти е страх! Скини от мојата чанба три влакна да ги вăрзиш на големоју ти прăст, и така ке да имаш голема сила* [V,PM,47]; ~ *ná цáрчината твóја úма сиромáси и богáти, штото сúчки плáштат една даванúна; не трéбува такá да чúниш, зааштó кату слáбите добúци са и сиромáситу, та спрăти сúлата да си фăрли и даванúна* [V,PM,115]; ~ *бари да ти кажими: аку га најдиш да спиј, гледај да ја закачиш за косата ú, та да нема сила да са врати, л'у аку га фатиш от друго место, ки ти изјади!* [V,PM,52] – во текстот прави впечаток употребата на предлогот **од** место **'за': аку га фатиш от друго место**; 2. 'напрегања, влијание врз средината' ~ *сеа кăту шо сă утвури лăкăрдијтă зă субăштă не ки бидă лошо да зăпузнајме тро повичкјă су негувут авăле и су силтă му* [ME(P),90]; 3. 'голема горештина, силна температура' [MS,s,102]; 4. изр.: **му дујде сила** (= закрепна, стана силен) ~ *са утдели ут них малце, си дукара на умут: "сеа да иăм силта на дефут!" Му дујде сила. Една едра тупола имише тамо, фати а искурна* [V,PM,296]; **уф-сúлта-ј: а.** 'се кажува за млад, силен човек'~ *дéк мóјш ти ус-нéго, óн уф-сúлта-ј;* **б.** 'кога болеста ќе земе замав' ~ *дéтто о-фа̣тú бáб-шáрка* (сипаница), *сá-ј уф-сúлта* [ПК,2(Гăр),208].

**Сил'ámcка̣** top. 'име на место во Демирхисарско (с. Чифлицик)' ~ *Срáшна̣ ра̣бóта̣ д'áте!...* (автентични сеќавања – збор за егзодусот на Македонците од Серско): *Останá-ни тáм рóднатạ ни гạ рмýдạ сăс двé кăшти, плéвнạ, ахăр, éсли, тăрлọ, ạмбáр, ѕạсúдạн кладник* (бунар), *цáлиọ имóт сạс двóрọ, ạвлú(ј)ạтạ, нúвите уф-Окóпите, Орéọ, Циментирáнọтọ, Кạмилáркạ, Брéстọ, Чăргọ, Сил'áмскạ, Стạсиóнọ, сè нạ сè шиснáесе и-пóл дкáри, ọстạнáа идúн нáсạд ọт смóкви, лóзạ, вúтки, тọпóли, трú ил'áди килọгрáми чнúцạ, ч'éнкạ уф зăрнọ двé ил'áди килọгрáми, ăрж óсạм ступúни кúлạ, јạчмéн двé ил'áди и пéнт ступúни кúлạ, фạсýл' пéнт ступúни кúлạ, иднá кубúлạ, двé крáви, чтирúис и пéнт óфци...* [ДС(Ч),168].

**сил'áх** m 'оружје' [CK,335].

**сил'ахлăк** m 'кожен појас на кој се прицврстува оружјето' [CK,335].

**сúле** impf 'тера, убедува некого да стори нешто' ~ *а-пă бáтă-му викáл: "А, нúм бă-брáто, дóбруто сé-ј дóбро, злóто сé-ј зло. Злóто нé-ј ýбуво дă-гу-нăпрáве чувéк". "Hé, áс вúкум злóто-ј дóбро" – сјá: гу сúле ѓáвуло* [ПД,165].

**силимéт** m 'нешто угодно, корист' ~ *иднá жéна имáла бóлка да крăф му течéла дванáдесет гудúни, и нóгу сă мăчú ут нóгу лекáри, и му давáла сăто имáнјо шо имáла, и нúшто силимéт не а видéла, тукý на пóлóшо му си чинúла* [MV,K,324].

**силимикија** f 'средство за прочистување на стомакот' – сп. народско лекување: за *сурмек* се зема: *рачиново* (рицинус), најмногу *силимикија* (шарматеј) што се вари со суви сливи, а потоа се пие (денот кога се пие **силимикија** болниот не јаде ништо освен чорба од ориз) [TГ,229].

**силин** adj 'нешто (човек, животно, но и друго, во случајот: **вогин, ветăр**) што се одликува со голема јачина'

~ *кинисал оттамо чобанот, отиде неколко саати пăнт и, га гленда, отпрајт него си запали един силин вогин, пламин здига дур на небету* [V,PM,175]; ~ *отад иде лудо младо, [дури силин дури вилин. [Ка се вије, ка се крше, [куту прчка царничкова, [куту гранка миндалова* (бадемова) [ТГ,177];~ *На́пкунта то́а ко-му-и-дạде́л ти́е ја́јцạта му-ре́кăл: "Ќо́иш нạ-ти́е кạмӑјнто, ќ-и:-квăч". Мисте́ќи-се ут-студини́лто (има́ло си́лăн ве́тăр), ни́кој ка́мăн сă-ис-тăркáл'ăве* [ВГ(Ѓ),274]; ~ *ги пита: "варај, моја мила дружина, што и тузи времја, што и тос силин ветăр, што дуи фуртуна?" Те му вел'ат: "еба ти торлачката глава"* [V,PM,179]; ~ *и кату шеташи тојнака, дăхна силин ветăр и му гу зема кадроту. И да тихиса кадроту да падни на таткувата му кăшта и л'у га зема царјут, га позна ча е Цăрнодрехин кадру* [V,PM,52].

**силну** adv 1.'брзо' ~ *кубилата фатила да вика, как викат, знаете, кубилите, и сос това викани кажуваши на жрјапчиту: "синку, немој толку силну ходиш, ча тинака носиш два души, а јазика носам четри"* [V,PM,81]; ~ *и е́ту еди́н господа́р голе́м а́с една́ каро́ца со́с че́три ко́ни опре́гнанти, со́с куши́а* (трчање) *дохо́ждаши. Тога́ де́тето излезе́ на́ пăтју, ко́лко си́лни хо́диха ко́ните ги запрја́* [V,PM,152]; 2. 'кога нешто се врши снажно' ~ *зело лудото да сфире и на часо сички фного силно са разиграли; рăшницето на попо, копано на пападиката фанали силно да пл'ускат. Зафашчат да викат: "Бре стој лудо", до кату најпосле престанал сфиренето* [ШК,5(421)]; ~ *удéјки гу-срăтна́ли дру́ги вăлци и му ве́л'ăт: "Шо́ тăка́ пубра́тиме, бис па́шка го́ре-до́ло сă-ше́тиш?" И фăти́ли дă-му-сă-сме́т ко́лко мо́жăт си́лно* [ВК(Пат)]; 3. 'фрли нешто со јак удар' ~ *она му вели: "ним бериш гајле, мажу! таја работа колај има. Кога ки влезиш во кралув конак в удајата, там да ги туриш силну на бун сос кошницата, они ки си разбијат"* (јајцата) [V,PM,243] – познато е дека во овие говори негативен императив се образува со грчката честичка за негација, но глаголот се јавува со наставките за презент (а не за зап. начин); во контекстот среќаваме комбинација: партикулата за негација е македонска, дијалектна: **ним** (< немој) додека глаголот, сепак, ги има наставките за презент: **ним бериш гајле.**

**сил'о́син** adj 'се кажува за човек што е многу слаб, туберкулозен' ~ *бо́лин, чи́ниш ќ-у́мре* [ПК,2(Гăр),101].

**симина́р*** m 'тој што продава семе од свилена буба' ~ *Ки-ми́нạт симина́ри и ки да́вạт кути́и ко́ј ка́к ки и́ма ли́с дạ-и-ра́не* (бубите) [В М(Стр),317] – еднинската форма 'лис' е употребена со значење на множина: **ка́к ки-и́ма ли́с дạ-и-ра́не** (бубите); ~ *ка́ ки-до́јде Вели́гдин, ки-си-и-кла́јме ти́е кути́јте, ки-ј-ту́рме у-идна́ крӑпче, ки-ј-зạви́јме и ки-си-гу-дăржме нạ-то́плọ то́ се́ме шо ки-гу-зе́мме ут симина́рут* [В М(Стр),317].

**сими́т** m 1. 'мал бел леб, обично засладен, пециво' [BV,144]; ~ *синчато кога било ошта маличко, питала го: "Да си имаш, брача, пари, што ќу си купиш?" – "Симит, сăстричко", хи рăкло* [V,PM,291]; 2. fig. 'убаво, бело, негувано лице' ~ *шо́ и́ма ади́н убра́с, али́с сими́т* [ПК,2(ДРаг),101].

**сими́тче** n, dem. од **сими́т**, в. таму [BV,144].

**Симитлѝа** top. 'месност во Пиринска Македонија' ~ *удѝме ду Крéсна, ус-чѝко сă-уддилѝме п-áјн пăт зă-кóјне шó óт, мăгăрѝна шо-óт, нă-втóрјо дéн пá сă-нăјдéме сăс-тáтко, мáјка, тáм кăде Симитлѝа* [ПК,2(Мор),219].

**Симитчѝка** f 'жена којашто припаѓаа на семејството *Симитчѝци*' [ПК,-2(101)].

**симне** (и: **слимне**) pf 1. 'пренесе нешто од повисоко, на пониско место' ~ *слези се доло јов јудајче, [земај си тенката пушка, [јодај си јов гора зилена, [палај си* (барај) *извор студна вода, [копај си бразда длăбока, [слимни ја доло јов чаршија* [ТГ,212]; 2. – **(се)** ~ *"Симни се ле доло, млада чорбаџијке, [уд вишни дивани, акут да ми платиш, [акут да ми платиш, што сум ти рабутил, [што сум ти рабутил три гудини"* [ТГ,157]; ~ *вѝă пăк ут вăртѝчката и зăýшă-вăт брáтјата от стóат вóнка, и вѝкăт, нé ѝăт. Сă симнáл вóа дóлу и зéме и дунéсăве, ąдѝн пą ąдѝн и извăрвăве* [ИГ,114].

**Симóн*** м. библ. име (според изговорот во Солунско) ~ *па óн а флéгал уф иднó кáик, шо бéши ут Симóна, му пѝта на нéгу да гу влéчи мáло нѝшто* (нешто) *пу сýхуто* [MV,K,272]; ~ *кá си папсá вѝки да прикажýва, ричé на Симóна: Влéчи го сéга на дąлбóко, и фăрл'áјте грѝпот* (рибарска мрежа) *вáшо да лóвите* [MV,K,272] – во контекстот среќаваме посебност во редот на зборовите, атрибутот во постпозиција во однос на именката: **грѝпот вáшо**, освен тоа и несоодветна конгруенција: именката во машки а заменката на која се однесува во ср. род.

**симсилé** n 'род, потекло' ~ *нóго лó-шо симсилé сă-Вáрнăлифте*; ~ *ут тóо симсилé нéкум снáа áска* [ПК,-2(Гăр),101; 109]; и: **сăнсăле** ~ *ķаквó сăнсăлé-ј тóо, ķаквá чудба сă-пугудѝ* [ПК,2(Грам),109].

**сѝн** m 'лице од машки пол во однос на своите родители' ~ *Тóј имáш'и и идѝн сѝн, Икарус гу вѝкаха* [MS-,t,58]; ~ *нé верувáле Чифýтите за нéго да бéши слéп, да си упулѝ, дýри а викáле на тáтко му и питáа на нѝх, да му вéл'ат: Вóа ị вáшо сѝн, шо вѝи вéлехти шо си родѝ слéп? Кá глéда сéга?* [MV,K,259]; и: **сан** ~ *царјут от мăра дни сетне са беши разбол'ал от тешка болка, падна четиредесјат дни болин и после умрја. Устана санот на неговата столнина* [V,PM,195]; ~ *тамошниј цáр са случи да ýмри, и останáло санот му на цáрчината. И на ониа дни ѝмаши кавгá* (војна) *сос дрýг цáр, беши собрал ојска* [V,PM,9] – во лексемата: **санот** (синот) имаме развој на стсл. глас ы во 'ă', односно 'а', оваа појава ја констатирал А. Шопов во селата Сухо, Висока и Зарова и ја соопштува во "Периодическо списание" (Софија) уште во 1885 г.; ~ *Аку Бóк дá вéле, сѝнко нăдéк óдиш тѝ* [ПД,147]; ~ *тогас бабата, кату гу виде таков приминет, оружен, му вели: "синку, тези дивојки не са за тебика; л'у кога сакаш тинака л'уба, јазе да ти најдам"* [V,PM,9]; ~ *кату чý цáрјут нéговото јунáчво, гу земá на конáкут му и му велѝ: "сѝнку, еднá мóма ѝмам. Ела да ти чѝнам зéт и да ти ѝмам кату чéду"* [V,PM,22]; ~ *тѝдаа и тé на пашáта, му вéл'áт: "пашá ефéнди, нѝа татку ни от тéби гу ѝсками, на твóјта зéмја са*

*загуби, ниа н'а знáими друг". Тогáс пашáта им вéли: "сáбур чинéјти, сúнку, јáз пуснáх л'ýди да тéрат"* (бараат) [V,PM,27].

**син'** (и: **сијн**) adj 'нешто што има небесна боја' [MS,s,102]; ~ *кату чý тaкá арáпинов бăрза кóн, еднóч скокнá дури на сúн'у нéбо и гу фăрлú арáпинат на земјáта. Му пукнá злăшката, отúде на дјáвола* [V,PM,117]; ~ *дејна мисл'ум, нoќа сонум; [на вичери ми тикнуве, [дур залуг ми залигнуве, [фил'џан слăзи сурунувум, [сијна риза јутупувам* [ТГ,368]; ~ *и отаму кату сос крила и летнал по син'у небе, да беши изл'ал на едно широко поле* [V,PM,184]; ~ *áм да всадúш еднá топóла, штó úма на Чингú-дилибéјан двóр, – вăрховету на сúн'у нéбе стúгат* [V,PM,142]; ~ *мáјкạ ú зạ тă пọдáри, [тéнкạ кọшýл'а лéненạ; [сéстрạ ú зạ тă пọдáри, [сúн'ạ рúзạ взáнạ, [брáт ú зạ тă пọдáри, [чúф пиштóли дạ мăтạш* [ПсС(З),75]; ~ *и кату отúваа на пăтјут, Кира Мáргу нá џáрјут му вéли: "џáрју свáту, јáзе понáпрет ки сú úдам, хазирлăк да чúнам". Вúа дека ки вúдити сúн дúм, чéрни кáдови, царвéн плáмин, тáмо да дóјдити* [V,PM,140].

**сúничук*** adj, dem., в. **син'** ~ *óни сăсúнички, сúтнички, алúс мунúстра* (станува збор за плодот: **глугинка**) [ПК,2(34)]; ~ *кýкуфто грóзде-ј дúва кúтка, га úма и уф-пóл'то и уф-баúриштта. Нúско рáсте, ус-сúничко груздáче цăфте* [ПК,2-(Грам),61]; ~ *тá-ј трéва ус-сúнички кúткички, лúчат нă-кạрăнфил', рáсте уф-жúтто* [ПК,2(Гăр),101].

**син'á** (и: **синија**) f 1. 'ниска округла маса, служи за јадење, односно за сучење'; со исто значење: **суфрá** [MS,s,102];... кога се користи луѓето седат на земја, бидејќи *синијата* има ниски нозе; сп. **трапеза** [ТГ,174]; ~ *гóзбăта нóго áрно зăфăтúла, áма лóшо свăршúла, éве зăшичó: Тăмáн зăфăтúла рáдуста и тăмáн си-клăдéла синúјта зăрýчăк, пóпут гу-викнáл нă-пáнто дéте и му вéли: "Слýшăј, мóмче, ти-си-нóго пáн чувéк и мóжи ќи-знáјш дă-ми-удгувóриш"* [В(Кал),-293]; ~ *ки-си-нạбéриш кăпина, ки-си-нạбéриш лúсте и ки-си-стáвиш. Сéмто шо ки-пл'ýске, шó ки-сạ-рóе тó, ки-си-клáвиш иднá нóвина нạ-тó едну-óдăрче úли мáса, тóгин бéа мáлце* (масите) *па мóжиш насинúја, нạ-шó бúло* [ВМ(Стр),317]; 2. 'подарок до свршеницата, ставен во тепсија, завиткан во бовча' ~ *синúа пуштýват руднúнте нă-ạрмáснико ду-мóмта – ạрмáсницта (зă-прáзник)* [ПК,2(Гăр),101].

**синáва** f 'синевина' ~ *пóл'то-ј синáва ут-тиминýшки* (сп. уште: *дăрвата сă-цăрнáва ут-чáфки*) [ПК,2-(Гăр),101].

**синап** m, bot., Sinapis arvensis – со семето од ова растение се лекуваат болните коски *("раматизам")* на следниов начин: откако ќе го истолчат семето, го стават на некоја крпа на која претходно има намачкано тесто и потоа крпата со *синапот* се става на болното место [ТГ,229].

**синдирмé** n 'јагне што постојано оди по својот газда (како што тоа го прават кучињата)' [ПК,2(101)].

**синдýќ*** m 1. 'ковчег' ~ *кугá ја гл'éда óш'ти врăзана му стујú; гу з'éва нузú ч'уврé, гу клáва на дăнуту на синдýќу* [MS,t,35]; ~ *д'é да м'ạ скрúі ж'инáта сă ч'ýдиш'и, м'ạ скрú у синдýќу н'éтр'ạ* [MS,-t,11]; ~ *Кăрáјанăвта кýќа биши тăквá: кă ќи флéјш уф кýќта, нă*

*дéсно и́ма удáјка (зạ гóсте), нạпрá-во трéмче, нă лéво килáрче. Килáрчто за синдýџте, пустéл'та нăридéна тáм* [ИГ,119]; 2. 'сандак во кој се реди тутунот пред да се врзе во денкови' ~ *и и́ди с'éтн'ạ динкш'и́јата да гу стóри д'éнѓуви, з'éва ч'ýлуви и сиџ'и́м'ạ и синдýќу ут динѓáсувáниту* [MS,t,5]; 3. 'ковчег за мртовец' [MS,s,102].

**синдýч'ạ** n (dem.) 'ковчеже' ~ *му стóри иднó синдýч'ạ и му клáваш'и хакóт нăтр'ạ у синдýч'ạнту* [MS,t,81]; ~ *éѐзми си и тýс синдýч'ạ, нăтр'ạ ти-сă си́ч'кат'ạ парă!и́* [MS,t,84].

**си́нка** f 1. ~ *тáа-ј брýнка, ќи-пусинéе, сéтне ќи-дáа áјн бурýн гнóјче.Кá-ќ сă-скáпе тáа гнóјчта, си́нкạта пулéка, пулéка, зéме сă-гýбе. Си́нкăта-ј лóша брýнка;* 2. fig. 'мал, но зол човек' ~ *ус-тáа си́нка да-нé си-и́миш рабóта* [ПК,2(Грам),102]; в. **сијнакувица**.

**си́нку** m, vok. 'обраќање од повозрасен кон младич, односно кон дете' (не мора да се во роднинска врска) ~ *а-питáл бáбта: "Ќи-тă-пи́тăм, бáбу, шó лăска прику вá тýмбăта?" –"Си́нку, рéкла бáбăта, тáм жи́ви лáмјăта шо-тувăднéкни ă-рăни́ ти́"* [ВВ(Крон),312].

**синоќа** adv 'вчеравечер', в. **сношти** ~ *дека жнала заспала, [срп пуд глава кладела, [сус трева са пукрила. [Јутад иде сијменче, [Велико мори, [право тегле в ливади, [рипна мома да беге, [и пу неја сијменче: ["Пустој моме, не бегај, [Велико мори! [Синоќа бев јов вазе"* [ТГ,345].

**синџи́р** m 1.'железни алки споени една со друга, верига' ~ *сă бури́л'е оште и Јарăм-Минăрéто пăпсáл. "Нă мóжум, рóп сум на тéбе, ќулé" (роб). Сă прăдáаве и гу вăрзýве зạ врáтут ус синџи́рут зạ кóјнут, кини́сăве* [ИГ,113]; ~ *тóгăј дéјто му-удгуврри́л нă-пóпут: "Дéдо пóпе, прóсти ми, áма тó: нé-ј ни́шчо; ѕи́нгăр-ви́нгăр – му-вéли дéјто пáк нă-пóпут – ќи-си-кáжи кóга нéкои синџи́ри и џáнгóрăме у-рăка и ни́шчо дрýго* [В(Кал),293]; ~ *нạ ýтрăта дéн си-ј зăвóдăве двýјџта. И вăрзýве зạ кóјнут сус синџи́рто, сă кăчýве он нạ кóјнут и кини́сăве. Оде дéк а устạви́ прăвнạта дујнá-ѓузили́јка* [ИГ,114]; ~ *момăта казала: "Остави тука кучин'ата".Детето и́ речело: "Зашчо да и́ оставам? Господ ни дал и офце". Седне* (во другите материјали: *сетне*) *и́ остави кучин'ата. Она и́ врѕала со синџири јаки – му кладела на ушите бубаќ* (памук) *за да не му се слуша* [ШС,-5(414)] – во контекстот прави впечаток линеаризацијата, атрибутот е во постпозиција во однос на именката: **синџири јаки; 2.** изр.: **синџи́ре ќи-ски́не** (= со преголема упорност сака да го постигне тоа што го наумил) [ПК,(Гăр)].

**си́нче** n, dem., vok., в. **син** ~ *еднá жéна нимáла-си пиристи́ă, нé знáм дáли ви́ќте сјáа. "Брé си́нче, нá-ти тáа кирфи́јчкăта* (клинец, шајка), *óди нă-кувáчо дă-нăпрáве аднá пиристи́ă, да-ми-дунéсиш нă-мáма"* [ПК-,2(Крец),302]

**си́нчец** m, bot. ~ *тá-ј трéва ус-си́нички ки́ткички, ли́чат нă-кạрăнфил', рáсте уф-жи́тто* [ПК,2(Гăр),101].

**си́он** m, **си́он** pl. 'странични дрвца на кои се потпираат страниците на коњска кола' [ДС(Ч),63].

**сипаница** f – в. **си́пка** ~ *от афоресмоту сетни не проминали млогу дни, дојде на селоту една болика, и она не беши болика ка болика, туку била сипаница; и заедноч са фати от сиромахувата кăшта* [V,РМ,39].

**Сип'е** top. 'место каде што земјата се *сипе*, се рони' – во реонот на с. Белотинци, Драмско; топоним што често се среќава [ЛИ,Ми...,194].

**сипéт** m 'домашна направа од плетени гранки, кош' [ПК,2(АЌ),101].

**сипéтка** f 'корпа' ~ *плéтна-ј кут-кó-шуфто, áма нé-ј тóлко дắлбóка. Уф-н'áа вắлнҙта пéрахме* [ПК,2(АЌ),101]; Малецки запишал: **сап'éтка** 'кош, кошница' [MS,s,100].

**сѝпе*** impf 1. 'полива (пр. вода)' ~ *и тогас рече"тептер", и си раскачиха сички, си содрăзаха; познаха оти он ги чини тиа работи, гу заклаха. Нивјастата плач'аши за негу и отиде, му собера снагата му на едно и му сипа жива вода, и тојнака ужсувја* [V,PM,98]; 2. 'става' ~ *"Еј бóзăџи", викнýве. "Шó úма бé?" "Оди вáм, рăчé. Имиш-ли бóза?" "Имум, рăчéл, пắлни-си бăрдáцте". "Сúпи, рăчéл, нă-сúте пу-едиá". Турýве пу-еднá бóза, му-дáве еднá ићкá пăрú* [ПД,150]; 3. 'истура (пр. зрна, жито)' [MS,s,102].

**сѝпин** adj 'тој што боледува од болеста *сипаница* (баба шарка)' [ПК,2-(Ал),101].

**сипиничаф** adj 'тој што на лицето има траги од болеста сипаница (сипка)' [ПК,2(Ал),101].

**сѝпка** f 'кожна болест, најчесто кај децата, сипаница' [MS,s,102]; ~ *извадиха децата му сипка, ама не толку тешка. Ади сетни на братовата му кăшта извадиха млогу тешка сипка, и му умрја една мома* [V,PM,39]; ~ *после две–три дни фатиха да му услекнуват* (умираат) *добиците, и едно дете от млогуту сипка, што имаши, дури веки кокалиту му са гледаха, ама ниту омираши, ниту оздравјаваши* [V,PM,40] – во контекстот има пример за "обратна редукција" **у > о: омира** место 'умира'.

**сипка** f, zool., Fringilla coelebs 1. 'мала шарена, појна птица'; кај Саќов "стрчиопашка" [СК,335]; 2. fig. 'мало, ситно девојче' ~ *áдна сúпка-ј, áма алúс стáро гувóре* [ПК,2(Крец].

**сѝпува*** impf – в. **сипе** 1. и 2.; во заглавниот збор (**сипува**) има пример за проширената употреба на имперфективниот суфикс **-ува** кога се придава кон несвршени глаголи; ова појава е констатирана и од поранешните истражувачи на долновардарските говори.

**сира** f 'време, момент, ред' ~ *как го удри, зема го, примениха, јунакат го чиниха зент, ги венчјаха. Така чини и стредната. Дошла сира и на нај-малката* [V,PM,159].

**сирáк** m 1.'дете без родители' ~ *на гудúната пáдна, умр'ắ и тáтку-ми и си устанáх сирáк* [MS,t,87]; ~ *"Аман, Петре, милин ступано, [ка кајдиса, ка на устави? [Оти, Петре, така прави, [ма устави сама-самуница? [који на деца мирам* (воспитување, наук) *ки даде; [на сираци леб ки даде!?"* [ТГ,263]; 2. 'немоќен, беден' ~ *сéднаха на рéт, фатú нéговата л'убóвница да гу бáра, да гу инџитисува на трапéзата, ама тој сирáк мăлчáши, ча царјут, хизмиќáр што са чинú на нéгу, имаши еднá причúна* [V,PM,10]; ~ *тојнака им вели: "што да не плача, братќа мои? Кесето сос парити ми падна аф риката. Кату немам кăсмет сирак, што да чинам, пак ки си вăрнем назат да работам"* [V,PM,87]; ~ *му велú: "скóру от двóрот ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учúте ми да ти не вúдат". Таќá сирáк Кулýф загýби си л'áбот, побегнá от цáрјут... отиде аф еднá гóра*

[V,PM,10]; ~ *"скóру да ми дадéти да јáм, ча мóшни сам глáдин! И немóј глéдаш кебáрски мáнџи: што да е јаз јáм". Кáту чý такá гимиџиáта му вéли на дрýгите: "áм сегá сирáци, кáк да чýними сóс товá дýвик? Тóј и нáс ки ни изјáди"* [V,PM,24]; 3. изр.: **сирак ут занајат'** (= тој што останал без работа по смртта на мајсторот) [MS,s,102].

**сиран'éту** n 'испразнување преку дебелото црево' ~ *тýка сéр-сă* [MS,s,102].

**сираче** n, dem. – в. **сирáк** ~ *едно врјаме имало едно сиромахче или сираче. Тој ката ден не устанувашы некој пăт от училиштето, и са научило млогу уки и прокопсану* (успешно) *изл'ази* [V,PM,96]; ~ *по дно времја в Солун града едно дете от башта останало сираче, и сос много захмет мајка му го нарасти. И кога си чини детенто гол'амо, рече на мајка му: "Мале, кога умрја башта ми, не остави што-годе сирмагиа?"* [V,PM,173].

**сирáчинце** n, dem. – в. **сирáк** ~ *е, кá дујдéли Бугáрто, фáјкат áдно дéте сирáчинце, тýрцко дéте, гу-зăкóпувăт тáма. Бúло бéз мáјка, бéз тáтко. Гу-зăкóпувăт, му-тăркáл'ат áјн гулéм кáмăн тáмо. И тóо дéте, сă-мăчúло трú дéна, штúри, умрéло пут кáминут. Викáло: "Амáн бé áга, бéнди јóка, бéнди јóка (нé сум крúф, нé сум крúф)". Ет-тăкá с-јумрéло* [ПК,2(Крец),313].

**сирачка*** f 1. 'девојка што нема родители' ~ *сички ки дојдат, за фатат да месјат колачинта, и таја, што ки мјаси, да е дева сос мајка, сос татку, а не сирачка. Кога месјат, онаја дивојка за надјани от зентјут фесот* [V,PM,247] – сп. употреба на предлогот **од** со посесивно значење : **за надјани от зентјут фесот** (фесот на зетот) – посебност позајмена од балканската јазична алијанса; 2. 'таа што е за жалење, кутра' – в. **сирмах** 2. ~ *малкио останал ф-кăшчи и зел да врше кăшните работи; зоврел и вода, за да измие на мајка си главата. А кату подкачил оште да налива главата на мајка му сос горештата вода, сирачката издăхнала и се озăбила* [ШК,5(419)]; ~ *и на девентја саату дошла бабата да ја вели: "е, сполај ти кукона, това добро, што ми си чинила на мени сирачката! Сега сам нашла кука, да го везма сандăко мој"* [V,PM,165] – во текстот имаме нерегуларна употреба на заменките: се јавува формата за директен објект **ја** (од 'таа') наместо формата за индиректен 'ѝ': **дошла бабата да ја вели.**

**сирвета** f 'марамче' ~ *тогај калек му кажува раната, што и била врăзана, хем му вели на царју: "таја сирвета да не и што ми вăрза?"* [V,PM,161]; ~ *как влезе в трите крал'уви и в аскерот, за две саата сите с неговата тешка бозлугана ги кăрдиса. Ама они го одриха на десната рăнка, малко истече крăв. И тогај царјут извади сирвета царска да му врăза раката* [V,PM,160] – во текстот има 2 посебности, едната фонетска, пр. за обратна редукција: **одриха** м. 'удриха',и второта синтаксичка: пр. за обратен редослед, атрибутот во пост позиција во однос на именката: **сирвета царска.**

**сиргéн** m 'полица' [ПК,2(Мут),102].

**сиргú(ј)а** f 1. 'тезга со ситнурии'; 2. fig. 'расфрлени работи, нешто растурено' ~ *шó сте нáпрăвúли дóма сиргúа, збирáјте сúчко* [ПК,2(Гăр),102].

**сиргициа** m 'човек што продава ситни работи, што има *сиргиа* (тезга)'...

**Сире́-Ѓо́л'** top. 'име на местност во кукушко-солунската регија, таму проаѓа пругата' (турцизам, во превод "Жолто Езеро", називот е фигуративен бидејќи се работи за широко поле – житница, коешто пожолтува летно време, значи **ѓол'** – езеро не постои) ~ *Не́ зна́јме ут-та́м нă-тăка́, а́с ду-та́м зна́м, нă-тăка́ не́. До́лнуто По́ле, Со́лунцко По́ле, та́м ути́даа. Нă-Сире́ Ѓо́л'ут ли сă-сăрте́ли, де́к сă сăрте́ли. И До́от До́нчо че́тта шо́ би́ла и та́а замина́ла* [ПК,2(Пл),251].

**си́рини** n 'млечен производ, сирење' ~ *е́ти ... – му вили́ – да в'е́ниш' си́рини и л'а́п да иде́ш' и да си л'е́гниш'!и́* [MS,t,31]; и: **си́рени** ~ *по това сетне за седнат сички, колко човеци за има, за му кладат отпрет на трапеза мјасто талвина и напрет по едно бл'удо сирени* [V,PM,251]; ~ *ба́јнца: то́-ј ја́дне, сă-пра́ве ус-ко́ри шо́-ј су́кат же́нте, сă-ре́дат ко́рте, се́каа ко́ра сă-пупăрске ус-си́рне, ма́с и ја́јца за́адно, рăзмăтни* [ПК,2(Грам),22]; односно: **сирајне** – сп.: за *ужина* (јадење околу 3–4 часот попладне) се користи она што останало од ручекот, или пак ќе каснат: *сирајне, крумид, лук, риба, таратор* [ТГ,18]; Малецки наведува множинска форма: **сирин'а́нта** [MS,s,102]; ние во Кукушко запишавме: **си́рништа** ~ *те́тин ти Ва́нуве пра́ваа си́рништа: адно ста́ро уф-ка́ци, а́дно ме́ко си́рне кут ма́сло, уф-га́јди-меши́ни гу-пăлнаа; пра́ваа и-а́дно дру́го си́рне, а́ма не́ зна́м ка́ гу-ви́каа* [ПК,2(Гăр),102]; сп.: **тил'ме́** 'сосема младо сирење во кое нема ставено сол'.

**сиришу́к** m 'доведено дете од друг брак' [СК,335].

**си́риште** n 'маја, потквас што се става во млекото за да се добие сирење' [ПК,2(Мут),102]; ~ *ко́га сă-измăлзе* (млекото), *сă-исце́дуве и по́сле, ко́га е о́ште то́пло, сă-туру́вă си́риште и сă-туру́вă нă-то́пло ме́сто да сă-фа́те* (да се потсири), *и по́сле сă-туру́ве уф-цăди́лкăта* [ПД,156].

**си́рка** f, bot. 'растение коешто дава плодови што личат на мали урми, внатре се брашнести како печен компир' [ПК,2(Мут),102]; во Воденско од нив се вари ракија [BV,147]; – називот **сирка** го сретнавме во Гевгелиско во имињата на овошките; освен *сирки*, садат уште: *зарзалии* (кајсии), *смокви, калинки, праскавици* (праски), *миндале* (бадеми) и др. [ТГ,350].

**сирленциа** m 'човек што прави зејтин (**ширлан**) со мелење на семе од сончоглед, сусам' [V,PM,378].

**сирмаја** (и: **сирми́а**, **сирмае**, односно **сирмагиа**) F 1. 'стока, капитал' ~ *ахтаринот беши млогу сиромах, и нетри на дјуќанот му немаши млогу сирмаја: аку имаши една ока орјахи, една ока имиш* [V,PM,34]; ~ *господа́рот позна́ и заедно́ч на́прави́ дру́ги магази́и гу изва́ди́ чира́к на пи́сарат, му даде́ и па́ри сирма́е, и така́ гу и́звади́ детето, гу промина́ пе́рв писа́р* [V,PM,153]; ~ *един човек по дно времја седјал на дна касаба, имал сирмае, харно работиши; дојде на иликиа, си ожени за една вдовица жена* [V,PM,161]; ~ *по дно времја в Солун града едно дете от башта останало сираче, и сос млого захмет мајка му го нарасти. И кога си чини детенто гол'амо, рече на мајка му: "Мале, кога умрја башта ми, не остави што-годе сирмагиа?"* [V,PM,173]; 2. 'интелектуална моќ' (fig.) ~ *шо́ че́киш уд-не́го, то́лко мо-ј сирми́-та;*

3. 'гад, вошки' (fig.: 'богатство'– иронично) ~ *тйă чувéци шó ми-ј дунџé нă-спúјне ни-устăвúа сирмú-ја, сјáа сáке* (треба) *дă-сă-врúјме, дă-сă-пупáрувме, дă-сă-чúстиме уд вóшки* [ПК,2,194]; исто: ~ *глéј дă-ми-дóнциш нéкаа "сирмúа"* [ПК-,2(Гăр),101]; 4. изр.: **сирмúа нé тă-прáве** (= не те почитува) ~ *какóф сúн еј тóо, óш сáа сирмúа нé тă-прáве, шó устąнáло кá-ќи нă-мóјш дă-сă-кумáндиш* [ПК,2(Гăр),194].

**Сирма** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско ~ *мори јутад иде, [калеш Андон. Л'у-л'а-је. [Мори што му веле фудул Сирма: л'у-л'а-је: [мори, јоди Андон, [да се л'ул'ме, л'у-л'а-је, [аман, да се л'ул'ме – [век да викувме. Л'у-л'а-је* [ТГ,69]; ~ *táтко и кáзąл нą лéл'ą Сúрмą дą-нáјд нив'áстą зą-мéн. Уф-нéјниǫ кǫмшилýк си-живéш Анąстáсија, мóмą ǫт-сиромáшки сóј, зąтóвą пąк б'áше нóго личнą* [ДС(Ч),165].

**сирмáх*** (**и: сирумáх** – поименчен) adj 1.'тој што има скудни средства за живот, беден' ~ *и т'é му р'éкуха: "јáла! сирмáси снú, н'éмами дрýга удајá пóвики, амá пукрáј нам прóмин' и тú!"* [MS,t,15]; ~ *им'ắш'и идно вр'ắм'ą у идно с'éлу идúн ч'ув'ắк сирумáх, у дв'ắ нид'ắлą ужʼéнинт* [MS,t,67]; ~ *и јáс кутý сирумáх ч'ув'ắк битúсах скул'óту, м'ą дáди мáјка да сă наýч'ą занајáт'* [MS,-t,87]; ~ *и тóј, д'é б'ắш'и сирумáх, стáна ѕингúн'у, стóри нóва кăш'та* [MS,t,48]; ~ *прáј гул'áма гóзба стрáтигóту да субúра чурбаџ'и-јиту и сирумáситу* [MS,t,73]; ~ *еднó врéме úмаши двé брáтка. Едúнојут бéши млóгу богат, кăшти úмаши кату цáрските конáки, ама не беши мóшни учéн, нитý бéши милостив: не л'убиши сиромáсите* [V,PM,12]; ~ *млóгу беши богат, али понéже Господ не му дадé чéду и за товá млóгу си молиши на Бога и сéкој дéн и дáвал милостúна на сиромáси* [V,PM,8]; ~ *кăрăф тич'é клáјąнцу заш'тó на кинóтитáта-ј, кинóтитáта парú з'éва сăс зóр ут сирумáси* [MS,t,40]; 2. 'тој што е за жалење, кутар' ~ *и они тúдаа на една чýзда каазá* (општина), *фатúа едúн сиромáх човéк от нúвата му, му вéл'ат: "а брé ти заштó гу отепá онова џифаирџúа тогáс на горáта? Ади éла, сегá ти úска пашáта!"* [V,PM,27]; ~ *и ми казá сúчко, што истрадáл от тúа џифаирџúе, нó не чини хáрно, што му дадé прáвина на тиа, а на товá човéк сиромáх крúвината* [V,PM,9] – во текстот среќаваме несоодветен редослед: атрибутот стои зад именката: **човéк сиромáх**, што се третира за влијание од балканските јазици; 3. изр.: **лафут нă сирумајсте не му фајкјă месту** (= не се уважува зборот на бедниот) ~ *и то бивă тăка: зă дă можă по су кулај дă гу пувелјă селту он кунуштисувă су два-триминă по-зијнгијнă, му чине икрăм, и коа ки дојдă некоа рăботă лоша зă субăштă, чункјим сă позингијнту нă негувă странă, а лафут нă сирумајсте не му фајкјă месту* [МЕ(Р),91].

**сирмé** n 'дрво со кое се потпира главната врата, портата' [ПК,2(АЌ),101]; и: **сјурме** ~ *тó нă-врáтта шо гу турувáли нéко врéме уд-ѕắди да сă-зáпне* [ПК,2(Крец),102]; [ПД,120].

**сирмúјчка** f, dem. (в. **сирмúа**) – **сирмúјчка úма** (= има парички) ~ *зă-тóо гу-чýват, сéтне ќи-вúјме* [ПК,2(Гăр),194].

**Сирна нидел'а** f – цела недела од *Месни* до *Бели поклади* се вика

*Сирна нидел'а*, уште ја викаат *Бела нидел'а;* тоа се празнични денови поврзани со *Мртвин* (празник посветен на умрените, се вика и: *Умрело дете за баница*), се празнува во саботата *(Шемата сăбута)* од *Сирна нидел'а* [ТГ,32]; ~ *вóа Евангелие сą пéи и за сúти мăртвити, за дýши, за сăта гудúна, за Бужúќ, за пустéнито за мéсо, и за сúрната субóта и за Сфúта Труúца* [V,PM,27]; кај Малецки: **Сиринската нид'ал'а** 'првата недела од постот во кој се пости и од млечни производи' [MS,s,102].

**сиромахов*** adj 'нешто што му припаѓа на сиромавиот' ~ *трăгнаа царјувите четри л'уди, отидоха на сиромаховата нива, најдели крушата, по крушата и плочата, најдоа казану сос алтăните* [V,PM,32]; ~ *близу при сиромахувата кăшта имаши една кăшта, на која седјаши един владика* [V,PM,37] – во контекстот има уште еден пример (од многуте) во кој предлогот **на** се јавува со проширено значење: укажува на внатрешност, наместо предлогот 'во': **кăшта, на која седјаши**; ~ *и така тихиса, по замрачаваниту промина приз сиромахувата нива, гу најде сиромаха тамука и му вели: "поможи Бог, побратими!"* [V,PM,53].

**сиромахче** n, dem. – в. **сирмáх** ~ *едно врјаме имало едно сиромахче или сираче. Тој ката ден не устануваши некој пăт от училиштето, и са научило млогу уки и прокопсану* (успешно) *изл'ази* [V,PM,96]; ~ *и такá господáрот утринáта станá от сóнот, са умú и такá гу викнá гóри дéтето и му вéли: "а брé дéте, от којá зéмја си тúнака?" И тóј отговорú: "јáзе сам, господúне, от Солýнска зéмја едно сиромахче"* – возможно дека раскажувачот со синтагмата **Солýнска зéмја** сакал да каже 'Македонска земја' [V,PM,152].

**сиромашко лето** n 'периодот што доаѓа по празникот *Св. Чтирисат*, кога се затоплува времето и кога доаѓаат штрковите и ластовичките; народот го вика *сиромашко лето, "кога леб може да се најде и на трњето"*; сп. обичај: тој ден (на *Св. Чтирисат*), домаќинките на вратите ќе закачат коприви врзани со црвен конец (според народното верување копривата ја одбива несреќата и не ѝ дава да се шири) [ТГ, ...].

**сиромаштиа*** f 1. 'состојба на беда, немаштина, скудност ' ~ *дојдé еднó пúле, кăснá на крýшата и му вéли: "éј господáр, што спúеш тýка та нé станýваш?" Стáни да здúгниш онáја плóча, што е пукрáј тéбика! Тáмука аф неа уздóлу úма алтăни зарúини: да ги зéмиш, да си видиш сиромаштúата ти* [V,PM,30]; ~ *еднó врјáме úмаши едúн сиромáх човéк, от сиромаштúа нéмаши л'áп да јáди. И нá дрýго мéсто úмаши едúн чорбаџúа млóгу, кóјто имáл двé сúнови и трú кéрки* [V,PM,145]; ~ *дјатето му вели: "требуваши да обесаш дјада ми по-напрет, штото гу не даде на татко ми да са учи ами татку ми мени ме пушта со сичката му сиромаштиа на училиштето, са уча* [V,PM,95]; 2. 'тој што е опфатен од немаштија и скудност' ~ *а пă гáздăта крăдéл, чинувáл, áма пóвиќе ут-сирмăштúте. Идáл дóма кăжувáл: "Мé-ј мăка, викáл, зăшó дă-кráде пу-сирмăштúј. Нé-ј áрна тáа рăбóта"* [ПД,169]; кај Малецки: **сирумаш'тија** [MS,s,102] .

**сирот*** m 1. 'дете на кое му умреле

родителите' – в. **сирак** ~ *ăдăн чл'ак имал си само ăдно синча и ăднă дăштарчинкă. Синчато било по-малко, пак дăштарчинката по-гол'ама. Тато хми умрјал, а тијă останали сироти* [V,PM,291]; 2. 'сиромав' ~ *иднăш сăл утипаа идно, и на то сăл кожта маа издраа, а место му гу фăрлија, оти сироти шо вируват силјајнту, дивите свијни сă ут Турци чинети* [ME(P)77].

**сиротин'ă** f 'сиромав, бедник' ~ *царă, как сă научил, чи момата сă јă кортолисала и ламјăта сă јă убила, зăл јă на сина си за ж'ăнă, и тăј от сиротин'ă бишла царица* [V,PM,288]; ~ *а пăк то: чувéк, шо-ј стучáро, имáл, éт нă-прúмер уфнáшто сéло úма дистúна, двáјсе дýши сирутúни, устăнáле уд-рáто изгóрăни, то: чувéк им дăвáл месéчие* [ПД,143] – во контекстот го среќаваме архаизмот **рат** (освен во Дојран го запишавне и во соседното село Фурка); сп. во српскиот и во бугарскиот јазик.

**сирт** m 'направа со која се собира житото на гумно, во вид на купа од каде што ќе се вее'. Се разбира тоа е втората фаза, а првата е чинот на вршењето, кога зрната се одделуваат од класот со помош на направата *дикајна*. *Сиртот* е направен од даски, а го влечат волови [ТГ,341]; во Дојранско запишавме: **сјурт** 'криво дрво со кое се собира извршеното жито на куп, на дрвото (*сјурто*) седи човек' [ПД,122].

**сиртар'** (и: **ш'иртар'**) m 'преграткa, фиока на маса или комода' [MS,-s,102]; во Воденско: **шáртар** [BV,147].

**сирумашеј*** impf 'станува беден'~ *су скусувајнту нă семиту, су вагјанту нă сноп, су сичејнту нă кривајнту дел, тăкă мужа дă му флезă нă бегут пут кожă* (да го усвои), *шо не гу-јзвагја негу кипазе. А зă то силјајнто уд ден нă ден сè по сирумашејăт, сè по си-ј скусувăт арџувјту* (трошковите) [ME(P),90].

**сирумáш'ки*** 1. adj 'беден' – в. **сирмáх*** ~ *имáш'и идúн паш'á инá мóма хýбава; инó сирумáш'ку д'ăт'ạ ја и зал'ýб'ạл и утúди да ја прóси* [MS,t,54]; ~ *тогáс му вéли на хајдýтинот: "е брáтку, сегá да ти пúтам, дýр когá сáкахти да гó-рити сиромáшки дýша и за кого го собéрахти товá имáни?"* [V,P-M,21]; ~ *тóлку ја милóваш'и млó-гу, да ја éзми, с'éтн'ạ ја ни з'é, з'é иднá дрýга мóма сирумáш'ка* [MS,t,70]; ~ *си ги рáбут'ăхми и нúфкит'ạ ... прумúнахми идúн сирумáш'ка ж'ивóт* [MS,t,1] – случај на нарушена конгруенција: **идúн сирумáш'ка ж'ивóт** (резултат на нефункционирањето на категоријата род); ~ *"афý úш'тиш' тú дă м'ạ éзмиш' м'éн'а за мăнч' иднó сирумáш'ку д'ăт'ạ и јáс т'éб'ạ т'ạ з'éвам"* [MS,t,83]; ~ *и тóјнака му вéли: "от трú мéста ми сáкат да са ужéнам?" Соломóн му велú: "Дјáдо, ивдовúца – зéла ти мăтнúца! Чорбаџúјка – кýни си тúнака, јáзе ки врéвјам, стáни си тúнака, јáзе ки сéднам! Сиромáшката – врéви тúнака, јáзе ки слýшам, сјáди тúнака, јáзе ки стáнам!"* [V,PM,130]; 2. adv 'бедно' – *служба* (верски празник) *служиле сите*, сиромавиот *сирумашки*, а чорбаџијата *чурбаџијски* [ТГ,208].

**сирупýче** n 1. 'вид слатка пита, баклава од слаб квалитет' ~ *тá-ј сăрлúјчка, шó сă-прáве нă-Бăдник вéчăр* [ПК,2(Гăр),102]; 2. 'немирно дете' ~ *нạтạмá-гу и сирупýчто,*

*ко́лкува гра́нка утчикна́* (искрши) *ут-чуре́шта* [ПК,2(АЌ),123]; ~ *нагне́тно-ј то́о сирупу́че, пӑ̏лно-ј ус-мӑрфитлӑ̏к* [ПК,2(Гӑр),35].

**си́рӑнце** n, dem. – в. **сирини** ~ *ми, има ле́пче, и́ма лу́кче, и́ма си́рӑнце – кој шо и́ме! И ќи зӑфа́тме да жни́јме. Пу рӑчо́кут ќи пуле́гнӑт ма́лце. На́пкумта ќи до́е пӑ ќи ужи́нӑват. Иќи́ндиа. Ќи скӑ̏лкӑт лук уф уце́т и ќи ужи́нӑт* [ИГ,119].

**систрини́ка** f 'сестра само по мајка или само по татко – присестра' ~ *не́-али́с се́стра, уд-две́ ма́јки* [ПК,2-(АЌ),102]; ~ *ади́н кӑрштини́к и́мме сјаа уф-Со́фја живе́е, о́н ус-адна́ то́рба и а́дно де́те и а́дна мо́мичка, тӑка́-ј кини́син, го́л, ка́ жна́л тӑка́ бига́л. До́ма си́чко уста́вино, уф-Куку́шко. А пӑ-е́днӑ на́ша ба́ба, систрӑни́ка, о́на гӑ дде́ли дӑди́ка нӑ-не́куј до́ктур* [ПК,2(Крец),34] – во контекстот прави впечаток употребата на зам. форма за ном. **она**, наместо долгата форма за прав предмет 'неа': **о́на гӑ–дде́ли дӑди́ка**, што зборува дека остатоците од падежниот систем и кај заменките не функционираат; за ова поопширно во граматичкиот дел.

**систри́цо** f, vok. 'обраќање кон женско суштество' ~ *му-ве́ле нӑ-вӑ̏лкут: "Дӑ-до́јш ќи-тӑ-го́стӑм". Сӑ-испул'у́ва вӑ̏лкут. –"Ле́ле, ри́би, му ве́ле, Ку́ма ли́со, систри́цо, шо́ но́гу ри́би и́мӑш!"* [ДК(Лип),118].

**си́стро** n 'вид ноже со кое се струга тестото што се нафаќа на ноќвите кога се меси леб' [BV,147].

**сит** (и: **сӑт**) adj 'тој што не е гладен, што се најал и напил' [MS,s,102] – во говорот на с. Висока и на Зарова стсл. глас ы се рефлектирал во **ӑ;** сп, поговорка: **сӑ̏тӑју гла́днӑју ни вӑ̏рва** (= тој што се најал не му верува на гладниот) [ПсС(З),65]; ~ *тога́с змиа́та ре-че́: "да́ не́ ми куртули́саши, да ми оста́виши да ми исте́пат, по-ха́рно ки си куртули́сах. Ами сега́ што́ ми остави́ ни́ту гла́дна, ни́ту си́та?"* [V,PM,139]; ~ *куга́ си б'а́х д'а́те во́дӑх* (пишува: 'вуд'рх' – печатна грешка) *бо́рба за го́л живо́т. Б'а́х по́иќи изгла́днӑн не́го-ли си́т, по́и-ќи бо́лн не́го-ли здра́ф* [ДС(Ч)158] – во контекстот се забележува присуството на сврзникот **не́го-ли** 'отколку' што сврзува спротивни (адверсативни) реченици. Односниов сврзник зачуван во југоисточните говори претставува архаизам со прекинати изоглоси, него го нема во РМЈ, но затоа се среќава во другите словенски јазици, како во поблиските: српски и бугарски (диј.), така и во подалечните, на исток во рускиот на запад во полскиот јазик.

**си́те (сӑ)** impf 'се задоволува' ~ *му-кла́вӑт идно́ – не́-сӑ си́те нӑ-ва́гӑта, кла́вӑт дру́го – не́ сӑ-си́те, зла́то му-кла́вӑт – ни́шчо. Ути́шӑл ни́куј ста́р чо́ек. Зе́ва иднӑ-рӑ̏ка прӑ̏с, му-ӑ-фӑ̏рл'а узго́ра – ста́на. Ча́ику са́мо су-инӑ-рӑ̏ка прӑ̏с сӑ-нӑси́тфа* [ДК(Ем),151].

**ситен*** adj – opp. на 'крупен' ~ *ја испадни црна-јока нивесто, [да причекиш прво л'убе л'убено, [да му фатиш врана којна за узда, [да гу врзиш за благата јабулка, [да му дадиш ситно сено да јаде* [ТГ,370]; ~ *ту́шница-ј тре́ва зӑ би́шките, ни́ско ра́сте, пу-зе́мта-ј, жӑ̏лти ки́ткички си́тни цӑ̏фте, и да́ве но́го се́ме, цӑ̏рно, си́тно* [ПД-123]; ~ *ра́сте уф-ури́зо, да́ве си́т-ни зрӑ̏нцта – али́с про́со, си́ви, ус-не́го и́ ра́нат мӑле́нките пи́лиита* [ПК,2(АЌ)42] – станува збор за растението **дӑрца́н**; ~ *ој ти ба́бо,*

*стáра бáбо, стáра нéрăзбрáна! [мóјта жéна, стáра бáбо, пýшка мăликéра, [мóјте дéца, стáра бáбо, сúтните куршýми, [кăди-фăрл'ăм* (стрелам), *стáра бáбо, нáзăт нé-си грéдăт* [ДК(Бош),156].

**сѝтничук*** adj, dem. од 'ситен' ~ *нéкаа гудúна сијáме тит'ýн уф Ќéл' -гирéн. Тó-ј сăто мéсто пóсно, áма áрно титýнче вáдăхме, адно сúтничко алúс лúри* [ПК,2(AЌ),34]; ~ *сúтнички дрăфцта шо устáнуват ду-чикóро ка цéпме дăрва ус-балтúа. Нéкуј ú вúкат ципнатúнки. Тúа и-збúрме за пóтпал* [ПК,2(Мор),42]; ~ *óни сă-сúнички, сúтнички, алúс мунúстра* (станува збор за плодот: **глугинка**) [ПК,2(34)]; ~ *ус-нéо ги-мáмат пчéл'те. Лúстто му-сă кут нă-куприва, úма аргувăлúј кúткички, сúнички, кут-ýстичка сă-утвóруват* – за билката **чăлăјник** (= матичина) [ПК,2(Гăр),134].

**ситно** adv 1. opp. на 'крупно' ~ *Сéмто шо ки-пл'ýске, шó ки-сạ-рóе тó, ки-си-клáвиш иднá нóвина нạ-тó едну-óдăрче úли мáса, тóгин бéа мáлце* (масите) *па мóжиш на-синúја, нạ-шó бúло... утпăрвин ки-си-бéриш лúше мáлце, áма тó нóгу сúтну ки-гу-дрóбиш* [ВМ(Стр),317] – начин на хранење на свилената буба (кога е мала); 2. 'нешто изработено со финеси' ~ *мома стоје јуф Дунава, [јуф Дунава, крај Дунава, [тенка бела преминена, [ситно дробно наридена, [ситно дробно јуплитена, [дробни китки наридена* [ТГ,171]; 3.'начин на одење (со мали чекори)' ~ *"Пулека си терај, лудо, [твоја брза којна, [да не ми направиш лудо, [мое бело лице, [моје бело лице, лудо, [на бајна бајнано" – "Еј, ти, мури, малој моме, [иди си ти ситно, [иди си ти ситно, моме, [ситно, ти сус мене"* [ТГ,158].

**ситнурѝа*** f 'нешто малечко, односно со мала вредност' ~ *нạ-крáјтạ зạлóжувạ брóдọ. И брóдọ му-гọ-з-мáли. Н'áкọј сúтни пáри óште му ọстạнáл тáм. Кóлку, дв'á, трú лúри, ситнурúи* [ЛС(К),125].

**ситу** n 'направа што на дното има ситна мрежа, се користи за сеење брашно и сл.'; има: **ч'ѐсту сѝту** и **р'ăтку** [MS,s,102]; ~ *е, тá, му дóшло жáл', сă-урвúла. Му-гу-прибăрнýва сúтто. Сéе бáбăта и ă-згрăбнáја чýпăта ăскéрте и му-ă-зăнисóа нă-цáрут. Елинут тúди, врáтта ќ-ă-судрóбе* [ДК(Лип),116]; ~ *чéстинта-ј за-сéјне брáшно. Она-ј нóго пó-чéста ут-сúтто* [ПК,2(Крец),131].

**сиќава (се)*** impf 'си припомнува' ~ *сиќавај се Цвето, сиќавај, [зашто ти врвум низ двори, [зашто ти вел'ум дубрутро, [зашто ти газум прилизе* (место низ кое се поминува за да се влезе в лозје) [ТГ,37]; ~ *ее-е, сă-сикáвум, кá не сă-сикá-вум, кут сјáа мé-ј: уф-питóко сă-бáјлинта уддé бáба дă-јскáруве гувéта нă-гувидáро и нúạ пу-нéа. "Шó бре тáм нă пăзăрúштто сă-нăпăлнúло чувéци"? Кукушéне сúч-ките избигáли* [ПК,2(Шт),248].

**сѝф** adj 'белузнав, со боја на пепел' ~ *на трúт'ạ гудúни удгóр'ạ гл'éда úди идúн бенéќ на сúф кóн' му вилú: "зáпри сă да ти дáм инá либăнúца!"* [MS,t,44]; ~ *сúф кóн', сúва глáва* [MS,s,102]; ~ *кóлку áдна мáчка, сă-крúе пут-спúл'те. Има сúва бујá. Нáјнóго сáке мисúрка, ама путúске* (напаѓа) *и живутúни* (станува збор за животното **бурсýк** 'јазовец') [ПК,2(Драг),26]; ~ *и на чесá пудý тúхан вјáтар, јýди са свúха сас вјá-тар. И са евú едúн ч'ул'ак сас сúф кóн, дојде фаф хóрото на срéде сас кóне и си завăртја главáта*

[V,PM,259] – во долновардарските говори (центар сепак е кукушкиот говор) поодамна е констатирана фонетската појава преглас на **а** > **е**, оттаму во контекстот среќаваме: **и на чеса́** (м. 'на часот'), односно: **са еви́** (м. 'се јави') **еди́н ч'ул'ак**; ~ *си засука Ванѓелина скути ем ракаве, [оти ќ-оде Ванѓелина јуф мајка на госте, [Ванѓелина, леле џанум, в татко на поврнич; [што си беше, Ванѓелино, Попово Јуванче, јуридил си, дуздисал си ду два сива којна* [ТГ,40].

**сифа́л'ка** f 1. 'дел од разбојот во вид на мал чамец, со него се вткајува јатокот во основата кога се ткае' – в. **снува́лка** ~ *óна-ј кут лóткичка, нă-стрéди úма áдно тéл'че, нă-нéго сă-кл́аве цéвичка ут-тăрска, нă-н'áа úма нăмóтно прéдно*; и: **софал'ка** ~ *еднăш един дембелин ткајал на разбојот. Ка мановал со софал'ката, отеповал на едно манован'е по сто муи. Еднăш ка фрлил со софал'ката и мишот г-отепал* [ШД,5(435)]; 2. fig. 'женски полов орган' ~ *шó мăрú сифáл'ко, нé-си гу-рудúла тă до:-тéпиш* [ПК,2(Гăр),102]; со значење на **софал'ка** Малецки во с. Висока го забележил и називот **стрили́ца** [MS,s,105].

**сифе́р** m 1. 'пат' ~ *кóлко сифéра вóда дунисé ут сабáјлинта?* [СК,335]; 2. 'религиозен обичај кај муслиманите' ~ *кá-ќ прăкăрше нóкта* (на полноќ) *нă Бăјрáм, Тýрцте стăнý-вăт дă-јáдăт, тó о-вúкăт сифéр, сéтне цéл дéн пóстăт;* 3. adv 'нешто далечно и неостварливо' ~ *ќи-гă-зúме нă-сифéр* (зн. никогаш нема да ја земе – во случајот за жена) [ПК,2(АЌ),102].

**сиџ'и́м*** m 1.'врвка, јаже (тенко)' ~ *и úди с'éтн'ạ динкш'úјата да гу стó-ри д'éнѓуви, з'éва ч'ýлуви и сиџ'úм'ạ* [MS,t,5]; ~ *гóре сóфа úма, уџáк úма, пут сóфта дóлу дубúџте си-ј вăрзýвăт. Ќи стáне вáа вéчăр, ќи-ј рáне дубúџте. Кóј мóже, клáве џáм нạ диминúкут, кој нé – гу фрáске вéтăрут. Едню пă – кăпáци, вăрзани ус сиџúм зạ зúдут* [ИГ,119]; во контекстот што следува испуштена е именката 'чул' (вреќа) и така значењето на **сиџ'и́м** може само да се насети ~ *зă сă врăнат на враш'úлуту, за вéзмат сиџ'úмит'ạ да напăлн'ат пл'ạвáта ... зă ја занисáт думá* [MS,t,67]; и: **сижим** ~ *на царја ас шта му кажа: "пусни един тел'ал по касабата, л'у колко има сижи-ме, канапја, хортоми, та ги прекопи!". И бјазарѓанина пуснал е-дин тел'ал та прикупил л'у што имало сижиме* [V,PM,256]; 2. изр. **сиџи́м-еј** (= врне силен дожд) ~ *глáва нé сă-пудáве нă-вóнка, си-џúм-еј, нóго сúлно дóжде* [ПК,2-(Гăр),194].

**сичејнту** n 'кога се одзема дел од нешто, односно кога се разделува' ~ *сеă дăвијă нă бегут зă субăштă не факјă месту* (не носи резултат), *оти субаштă су неговите "ступанцки мери": су скусувајнту нă семиту, су вагјанту нă сноп, су сичејнту нă кривајнту дел, тăкă мужа дă му флезă нă бегут пут кожă, шо не гу-јзвагја негу кипазе* (зборот **кипазе** зн. 'тој што е долен, што е посрамотен'; тоа не му било познато на уредникот и погрешно пишува: 'ки пазе') [МЕ(Р),90]; ~ *или ки тă нăкливетă на бегут или кој ки гу кревă делут ки ти нăтписă некуј килу повикјă или нă сичејнту или нă вăршејнту на нумунету ки ти дадă некуа турлăница или нă вăгјајнту сноп, ки ти удберă баштă* (поголемите) *снопувă дă ти удрă*

*некулку килӑ кусу* [МЕ(Р),90].

**сичен*** adj 1.'одрежено нешто' (пр. со нож или со друг остар предмет) ~ *са сваршило месото, оралут викнал "Га". Немало месо. На трите пӑта ка викнал, си сичел детто от икрата. Ка испаднале, детето не можело да оде. Оралот му излижал местото от сичените меса, му уздравеле* [V,PM-271]; ~ *му́ѓи Кру́ша и му́ѓи на́с и́мше дру́ги ритчи́на, пӑ зӑт ти́а ритчи́на-ј Кру́ша-Бӑлка́н. Она сӑви́кше, гуле́мјо-и вӑрх Стӑ́рвица. Аа, висо́к вӑ́рх. На́јвисо́к вӑрх нӑ-Кру́ша, Стӑ́рвица он сӑ-ви́кше. Куту се́чин би́ше уд до́лнӑта стра́на, куту срӑ́п, куту со́р зӑви́јн* [ВК(Шт),288]; 2. изр.: **сус сичени жили** (= за млад човек што не е решителен, што нема храброст) [ТГ,364].

**сичи́ло** n 'остриот дел од нож, од секира' [ПК,2(Грам),102].

**си́чќут** pron 'сиот'; изр.: **то́ ли те́-ј си́чќут, (да-с-јуста́вум де́цта)** [ПК-2(АЌ),102] (= дали си со сиот ум кога ми предлагаш такво нешто); во фразата недостасува зборот **акӑ́л** = памет, но се подразбира.

**сичу́ва*** impf 1.'со остар предмет (пр. со нож) прави на делови нешто што било цело' ~ *Дујдо́а па ти́а, дујдо́а та́м на́ка, видо́а – се́стрӑму па умре́на. Ни́што не́ му сичу́вӑт, ӑ-зе́вӑт кӑк шу-е́ та́ка, му пра́ват ле́по се́ндек и ӑ-но́сӑт нӑногу диле́ку ме́сто* [ДК(Дур),148]; ~ *ка́ о́де же́нта, јӑбу́лкӑта си-ј-ди́ге гра́нуфто, таа нӑ-мо́ж дӑ-фа́те, дӑ-ски́не. "Се́ч-гӑ ца́ро та́а јӑбу́лкӑта". Фа́ште ца́ро, гӑ-сичу́ве. Гӑ-сичу́ве, а́рно а́ма чука́јќи, ка́ а сичува́л, прӑскукна́л не́каа тре́скичка* [ПК,2(Крец),300] – во текстот се забележува нерегуларна конгруенција: **прӑскукна́л не́каа тре́скичка** (место: 'прӑскокнала...'); 2. 'со сечење оформува предмет' (во случајот потковица) ~ *не́ма уд-де́ка. Та́тко рӑбо́тше, пе́т де́ца и о́ни двӯ́јца се́дум ду́ши, а ич па́ри не́миш, ќи-рӑбо́тиш шо́ било. Те́шко, но́го те́шко пумина́ме. До́д Ли́ка сичу́вше пло́чи, ја́ и ба́п-ти Ши́л'ка-ј сичува́ла пло́чи* [ПК,2(Крец),323] – во случајот на имперфективниот глагол 'сече' непотребно му се додава имперфективен суфукс **-ува** (оваа појава поодамна им била позната на истражувачите на долновардарските говори).

**сја́гнина** adj 'бремена овца' ~ *о́вца што ќ-и́ма (ќи-ро́де) а́гӑнце* [ПК,2(102)].

**сја́рина** adj 'коза што треба да се окози (да роди)' [ПК,2(102)].

**сјурме́к** m 'пролив' ~ *де́цта ка́ ге́-ј* (< 'ги е') *фӑти́л а́јн сјурме́к, нӑ-мо́жӑт дӑ-сӑ-ј-спра́вӑт* [ПК,2(Гӑр),102].

**скад'о́ва (сӑ)** impf 'се зачадува' ~ *сӑ скад'о́ва удаја́та* (= собата се наполни со дим) [MS,s,103]– **кадеш** 'чад'.

**сказа (са)** pf 'се објави' ~ *кату чу така царјут, си разл'ути мло́гу и заедно́ч са ска́за за ца́р. Ох, а́м де́ка отиде онова́ ра́дос от они́а мо́ми? Они фати́ха да пла́чат, ча ги бе́ши стра́х, ца́рјут да не ги расипи* [V,PM,10].

**сказу́ва (сӑ)** impf 'се (по)кажува, се објавува' ~ *кш'е́нудо́хину хи́ч' сӑ ни сказу́ва* [MS,t,10].

**Скак** top. 'место каде што водата паѓа од високо на *Шарлијската Река* – водопад' (Царвишта, Валовишко) – од кор. **скака;** во истава регија (Валовишко) со значење на 'водопад' има запишано и топоним **Скок** (од гл. **скока**) [ЈИ,Ми...,194].

**ска́ка*** impf 'прави брзи движења со нозете, скока' [MS,s.103]; ~ *са*

*собраха от сичката земја јунаци на свадбата: нај-гол'амата мома га покриха нивјаста. Фатиха јунациту да скакат кал'ата и, колку јунаци скокнаха, некој не можа да прискоскни* [V,PM,61]; ~ *достријáти еди́н грӑнча́рин со́с две-три́ добúци, но́сиши гӑрнита, стóмни, чанáци: оти́ваши да продáва по пазáрите. И тóјнака, л'у го ви́де, фати да сви́ри. Когá фатúха добúците да игрáјат, да скáкат стóмните, гӑрнитата си растрóшиха* [V,PM,126].

**ска́каш'т'е́м** adv 'скокајќи'; в. **ска́ка** [MS,s.103].

**скакал** m, zool., Rachytulus migratrius 'инсект што скока или лета во роеви, ги напаѓа посевите – скакулец' ~ *един вечер, што му дошло на сиромахот, кату легнал да поспие, малку сон да земи, отиде един скакал на триндафилот и гу изјади гонцету* [V,PM,105]; ~ *другиј вечер пак отиде едно врапчанче, кӑсна на триндафилот. Тогас отиде и скакалот да јади гонцету, врапчанчету гу изјади негу* [V,PM,105]; во Серско има запишано: **скакáлка** (паралелно со **скрáчка)** ~ *úма ги на л'áто, жи́то кугá субирáхме, úма-ги зилéни и кафéни, гул'áми и малéнки, ти́а не áпат* [ДС(Ч),14].

**ска́каш** m, zool. (?) 'јадење за мали пиленца' – в. **скакал** ~ *тáм имáло еднó дӑрво, на-дӑрвóто имáло гарванчéто. Гарвáнката ути́шла да-луви́, да-дукáра скáкаш, да-им-дадé да-јáдат на-гарванчéта. Дујдé гарвáнката и кáк га-вид'áла тóс чув'áк, з'áла да-му-искáра учи́те* [ВС(Кал),337].

**ска́ла** f 'пристаниште' ~ *с'ӑканд'а имáш'и дијадóсану ('му имáш'и пурӑнч'ину') ... óти на кутрá скáла да пóјат, да ги ни устáв'ат да јáхнат на гими́јата* [MS,t,58] – во контекстот има нерегуларна линеаризација: глаголската форма и кратката заменка се одделени со негацијата: **да ги ни уста́в'ат**, втора особеност е присуството на архаичната заменка **котри***, сп. рус. *который*.

**Ска́ла** top. 'планински гребен со карпи' од стсл. скала 'каменна височина', сп. **Су́хата Ска́ла** 'карсна месност', во реонот на Карлӑково, Зилјаховско [ЈИ,Ми...,201]; во серско-драмската регија има повеќе топоними изведени од истиот назив: **Гарва́нова Ска́ла, Цӑрната Ска́ла, Ма́ркова Ска́ла, Вӑлкова Ска́ла** и др. [ЈИ,Ми...,194].

**ска́ла** f 1. 'направа по која човек може да се качи на повисоко место (и да се симне)' ~ *наеднó јадјáши сос траговецот и когá оти́доха на неговата кӑшта, сиромáхот са почу́ди сáмо на скалата што и ви́дел* [V,PM,13]; ~ *гу фáш'тат мӑн'ч' и ж'éна синду́ќу и гу кáрат по скалáта на дóл* [MS,t,11]; ~ *ви́е жéните двéте: "Хé–хé, мӑжу, éла дӑ-ви́диш трéкӑта жéна шó ти-руди́ла!" – "Шó ми-руди́ла?" – "Ку́че и мáче!" И óдма нӑриду́ва дӑ-сéди ду-гуди́на врéме путскáлӑта зӑкупáна ду-пулуви́на, дӑ-му-скáпӑт нóгите* [ВЕв(Кр),302]; ~ *тогáс богáтиот пот скáлата здигнá еди́н мермéр кáмин мишанлиа; пот кáминот úмаши кл'уч* [V,PM,17] – во контекстот прави впечаток употребата на именка како атрибут на друга именка (посебност позајмена од тур. јазик): **еди́н мерме́р ка́мин мишанлиа,** наместо 'мермерен'; ~ *зл'áва забúтинут ... зл'áва и д'ӑт'анту и сӑ скáш'тат скáлата* [MS,t,83]; ~ *мóш' да клад'éш' ниш'áн'ӑ, на зим'áта пéп'ӑл за настил'éш'; и на скáлата пармáку*

*катра́н за гу нама́ж'иш'* [MS,t,22]; 2. 'скалило, басамак' ~ *стăну́ве ца́ро сăба́јл'ăнта, утво́ре вра́тта, нăстăпи́л нă-пắрвăта ска́ла, но́гта му-сă-лăзна́ла. Удри́л нă-куле́но* [ПК,2(Ним),263]; ~ *хо́диш'и, хо́диш'и, ч'итири́јси ска́ли ути́ва е́м на го́рниjу пала́т'* [MS,t,53].

**скалупа́т'** m 'дел од скалата на која се згазнува, скалило'; Малецки називот го запишал во с. Сухо, и додава дека во Висока се употребува: **басама́к** [MS,s.103].

**скалјајцки*** adj 'училишен, школски' ~ *на крајта на ланцката скалјајцка гудина сă стукмих су брат ми Лазар па да си ом на патриата иако уломнани да си имах утидено ув една гудина две пăта* [МЕ(Р) 67].

**ска́лус** m 'така се вика вечерта спроти среда, петок, недела, и воопшто спроти празник, тогаш домаќинките од религиозни побуди не предат, не плетат, не шијат' [СК,335].

**ска́ма** f 'пена, сапуница' [СК,335].

**ска́ми** impf 'кога сапунот пушта (прави) пена' [ПК,2(Гăр),102]; ~ *сапу́но б'а́ла ска́ма ска́ми* [ДС(Ч),141].

**ска́ндалу** n 'непријатен настан, беља' ~ *ца́р'у и вили́ "уд'е́ до́јди тују́ сканда́лу, ми гу раси́па и'умби́ш'у"* [MS,t,30].

**скани́ста** f 'кога на новороденче му се дава име, крштевка' ~ *ути́шăл; са́ма би́ла та́а же́нта куту ме́не, мắжут-и́ не́ бил до́ма. "Дубру́тро, сва́ќе!" Она ре́кла: "Ут-шо́ дуде́ка смă-сва́тăве?" – "На́шта и ва́шта би́щка би́ле се́стри, мă-тира́а да-а-зе́ам на скани́ста (кри́ште́нка)"* [ВГ(Ѓав),174].

**ска́пе** pf 1. 'скрши' – в. **скапуве** 1. ~ *ут ви́нцто ќи да́де прắвно на мо́мчто, на́пкум наниве́стта. На́пкум ќи гу прăфắрл'ăт ви́нто прắку ниве́стта и прắку мо́мчто, ќи сто́ат та́мка врắху ни́хка. Ча́шта ус па́рте и с ви́нто ќаа ска́пе та́мка на зе́мјата;*~ *сто́мнăта сă-скăпа́, нă-ругузи́нта ѓо́л'* (мало езеро) *стăна́* [ПК,2(АЌ),43]; 2. – в. скапуве 2. ~ *кату се стретили на пăкот* (погрешно пишува: 'пăкот'), *првната мома рекла на фтората: "Зилени ти са дрвата". А фтората рекла на првната: "Мăтна ти је водата". И така се задечкали и се збили, дури и главите си скапали* [ШК,5(430)]; ~ *де́ца кути де́ца, и ца́рскуто де́те и нă-сирума́шко сиизл'ăва́ле нă-дво́ро дă-с-игра́т. Игрă-ја́јки, то сирума́шкуто де́те мана́л ка́мăн, нă-ца́рско си́н ма-скăпа́л гла́вăта* [ПД,154]; во текстот што следува односниов глагол се јавува со значење: отвори дупка на ѕид, на врата: ~ *ви́ке: "Ај д-о́јме за́дно на-ца́ро па́рте ку-му-ј-ди́гниме". – "Ќи-би́де, ти са́мо на-ме́не урта́к да-мă-зе́миш". Е, утта́м ки-маубе́рат на-ца́ро маза́та. Ма-ска па́ле маза́та, удде́ли на-па́рте. Му-ј зе́ли* [ВД(Ник),279] – директниот предмет е придружен со предлогот 'на': **на-ме́не урта́к да-мă-зе́миш**; 3. 'излупи, раскине кора од плод' ~ *тамка работил десет години, и ка му текнало за дома, купил една калинка и а пушчил сос некого дома. Ка а скапала жената му, да види какфа је, калинката била пăлна сос бисер* [ШГ,5(407)] – редакторот на Зборникот на Шапкарев направил превид и глаголот **скапе** во фуснота го објаснува како 'отепа', меѓутоа станува збор за плод од *калинка* на кој може само да му се отвори кората, а не и да се *"убие"*; 4. 'искине алишта, кондури' ~ *ја армасанте, мила ќерко,*

*[ја армасанте, [си уставија млади армаснике, [с-износија, мила ќерко, [мурови фесове, [си скапаја кундуре папуци* [ТГ,167]; – во сандакот со кој девојката ги носи стварите кај младоженецот, татко ѝ (на невестата) ќе стави пари, малку овошје и малку *бубаќерно семе* и ќе рече: "*што ти правиме, што ти купуваме, колко мужеме, алал ти чинувме, ти прустујме* (ти подаруваме), *и сус здраве и касмет да си ја носиш и скапиш* [ТГ,206]; 5. 'умре' ~ *идну-вре́ме нӑ-инӑ-пӑши́ца, ве́ле, ја́с му-бе́ измика́р, се́тне сӑ-ре́ши ӑ-зӑкла́, му-зе́ во́ фло́ринут. Ко́ӑ сӑка́ д-ӑ-зӑко́л'ӑм шу-сӑ-пумо́ли: "Ајде мисичи́но, не́ма ни́кuj, би́ди сфе́дук ти́!" – "Ааа, та́ е рӑбо́тта?", ве́ле. Изле́га, ја́ве нӑ ни́куј* (некој), *гу-фа́штӑт та́му не́го, гу-ту̑рват за́тфур и ска́пӑл та́му* [ДК(Бош)-140]; 6. 'изгние, се распадне' ~ *вúе же́ните две́те: "Хе́–хе́, мӑ̑жу, е́ла дӑ-ви́диш тре́кӑта же́на шо́ ти-руди́ла!" – "Шо́ ми-руди́ла?" – "Ку́че и ма́че!" И о́дма нӑриду́ва дӑ-се́ди ду-гуди́на вре́ме пут-ска́лӑта зӑкупа́на ду-пулуви́на, дӑ-му-ска́пӑт но́гите, за́што дӑ-ро́ди ку́че и ма́че* [ВЕв(Кр),302]; 7. 'разори, отвори нова нива' ~ *ва́ ниде́л'а га-скапа́х це́линта* [ПК,2(АЌ)-57]; 8. изр.: **скӑпа́ се фро́нто** (= се прекина војувањето) ~ *а пӑ ка́к сӑ-скӑра́а, петна́јста, ноe̍мбӑр сӑ-пу́чна вујната, пӑ ду-август ли бе́ше, ду-септе́мбӑр ли бе́ше, скӑпа́ се фро́нто, нӑпушти́а Буга́рто и Герма́нците* [ПК,2(Мор),222]; 9. (клетва): **превул (глад) да те скапе** (= сотре) [ТГ,320].

**ска́пин'** adj 1. 'скршен' ~ *шуше́то е ска́пно* (шишето е на парчиња – скршено) [СК,335]; ~ *за̑шо́ ќи-ме́-ј то́о ска́пин бӑрда́к?;* 2. 'скинат' ~ *са́ке дӑ-ши́м но́ф фуста́н, то́о га́ре сӑ-скӑпа́, ска́пӑн-еј;* 3. 'гнил, расипан' ~ *сичќо́о пипе́р еј-ска́пин* [ПК,2(АЌ),57]; 4. 'сиромав' ~ *ут-си́те по́ска́пин би́ше о́н;* 5. 'разорана ледина' ~ *ни́ва сја́а ско́ро ска́пӑна* [ПД,121]; 6. изр.: **ска́пӑн ме-ј це́бо** (= останат сум без пари, во џебовите немам ништо) [ПК,2(Гӑр),195].

**ска́пна** adj, f 'девојка што не е девица' (што спиела со маж) [СК,335].

**ска́пнин** adj 'преуморен од работа или од одење пеш' [СК,335].

**скапуве** impf 1.'скршува нешто (пр. сад)', 2. 'со удар отвора дупка на нешто (во случајот на глава)' ~ *на друѓут ден устанал да готве ен-малечќут* (најмалиот). *Истум зготвил, па дошал педа човек лакут брада, му посакал малце чорбичка. Он, ка го отвартел каменут, гу удире еднош, му скапуве главата* [V,РМ,270]; 3. 'предизвикува, "отвора" рана на кожата' ~ *ус-пипило́ва во́да ни́а а́дно вре́ме пе́рӑхме. Пипило́фта во́да-ј но́го л'у̑та, о́на-ј скӑпу́ве рӑ̑цто* [ПК-,2(Гӑр),84]; ~ *зи́ме то́: де́тто, о-иска̑пӑве су-сӑпу́н, о-нӑма́жуве зијти́н, зи́ме ут-та́а пе́пӑлта. И ства́рно-ј то:, ни́и ка́ пра́вӑхме вӑ̑јци, цӑрвӑли́ј вӑ̑јци, ут-пе́пӑлта, ни сӑ-скӑпу́вӑт прӑ̑стуто* [ПД,148]; 4. се *скапуват* и крајници; сп. начин на народско лекување на истите: — ако болното грло не помине со затоплување, тогаш *грлуто са диге*, некоја вешта жена ќе го вовлече во устата средниот прст и ќе ги притисне крајниците. Ако грлото е *скорашно* по ова ќе помине, но ако је *здрело* треба силно да ги притисне и тогаш ги *скапуве* [ТГ,126]; освен со *скапувајне* на крајниците, болно грло се лекува и на тој начин што во вруќа вода се става тревата *лапух*, потоа се натопува крпа и се завиткува вратот [ТГ,231].

**скапутија** f 'кога производите се скапи и повеќе семејства не се во можност да ги задоволат потребите'; сп.: **скапутија** се очекува кога годината не е родна, односно уште: "кога има помрачување на сонцето или на месечината". Суеверниот народ верува дека тоа *не е на арно;* сигурно ќе дојде *скапутија* (односно ќе фати глад), уште дека ќе се појават *лоши бол'ки,* односно дека во тие моменти ќе умре некој крал, ако се помрачува сонцето, односно цар ако се помрачува месецот [ТГ,433]; в. **скăмпија** (и: **скăмпутăја**) [MS,s,103].

**скąпăнтија** f (m) 'се вика за некој што е многу сиромав' ~ *уддé, уддé, зăтóо скąпăнтú(j)а сă-фăтú, дă-сă-мăчиш цéл живóт* [ПК2(Гăр),102].

**скара** f 'дрвена направа, слична на јасли, на **скарата** се става сено за овците' [ПД,125].

**скара (се)** pf 'се налути, кажа навредливи зборови' ~ *и заеднош коткатa вјахнува на кучинто, трăгнаха да си подат на господарот. Кучинто и котката си скараха у стредја морету; котката си оплаши, гу пусна прăстенот на морету* [V,PM,204]; ~ *седјаши тамо ќусе даи около три година, сè царјувуто нуче хизмет му чинише. Един ден са скараха, са биха. Тогас отиди нучинто, му каза на царјут* [V,PM,207]; ~ *Е, зăшó сă-скăрáја? Сă-скăрáја зă-кóјзте свáтут Дúне и Кóл'о. Му-и-истирá кóјзте свáтут Дúне нă-Кóл'о. И зă-тó сă-скăрáја, нé сă-сáкăт* [BM(Цăр),320]; ~ *Baja утиде за вода, а вaja пак за дрва. Ка дујделе, вaja веле* (таа што била за дрва): *"Baja е вода лоша!" Baja веле* (таа што била за вода): *"Вија дрва са гнили!" Са скарале, са стипале* [ТГ,119]; ~ *кату ходиши вазиден, умракна; село не можала да најди, туку таму беши нала една водиница и, да утиде тамо вечерта, сос дирменциата си скараха за една пита* [V,PM,207].

**скаросáн** adj 'измачен, изморен, со лош изглед' [BV,144].

**скáрăн** adj 'налутен' ~ *бјáа скáрăни, ама сă-бăрăштисáа* (беа налутени, ама се смирија) [ПД,116].

**скахýн'** (и: **скафýн'**) m 'чорап' ~ *за пóда у думá да úзвад'ą царвýлит'ą, скахýнит'ą, за сă мýја* [MS,t,65]; [MS,s.103]; ~ *тогај пак јунакот за викни роднините му. Ки си собрат десетина жени да подат на повиш, за занесат една зја папуци, скахуни, шамии, ририф, един крондир вину... Секоја жена по едно н'ашто ки земе на рăнката* [V,PM,246] – пример за проширената употреба на предлогот **на,** кога укажува на внатрешност, наместо **'во': по едно н'ашто ки земе на рăнката** (м. 'во раката').

**скаци (сă)** pf 'се искачи' ~ *и сă уплáш'и хúтра Пéтри, сă скáци на едúн дăмп на типéту* [MS,t,75]; и: **скачи** ~ *"Jác, му вéле, ќ-и-пýшчăм мóјте двé ќéрки, сăмувúли су-кóлăта, ќи-тă-ублéчăт, ќи-тă-зéвăт". И дóшле сăмувúлите, ă-ублéкле, ă-скăчúле нă-инă-кóла* [ДК(Паљ),120]; ~ *а чóикут знăéше уд-дубúци éзик. И óдăт, óдăт, óдăт. Уд-идну-врéме сă-скăчúа нă-иднă-угурúна* [ДК(Бош),120]; ~ *му вели: "ету, царју, от Мајдона, што сакаши, туку сам отвори гу сандăкот, што сакаш чини гу!" И заедноч Мајдон са скачи аф горните удаи, таму, дека беши царјувата мома* [V,PM,76]; ~ *сă скáч'ąха гóр'ą у думá* [MS,s,103]; ~ *сéлуто сă-стурúло нóгу лéпо. Е сéга, тó цáру,*

*шу-ă-имáше тá пудуéнта, дóшло рéт ќи-прушéта. Ќ-óде нă-лóф. Нă-кóјна сă-скăчúле* [ДК(Паљ),122].

**ска́чка** f, zool. 'скакулец' – в. **скакал** и **скрачка** [ПК,2(Мор),102].

**ска́ш'та (сă)*** impf 'се качува' ~ *зл'á-ва забúтинут ... зл'áва и д'ăт'ạнту и сă скáш'тат скáлата* [MS,t,83] – во контекстот имаме беспредлошки додаток за место: **сă ска́ш'тат ска́лата** (м. 'по скалата'), што се третира како влијание од балканската јазична алијанса.

**ске́ле*** n 1.'кораб со кој се префрлуваат од брег на брег патници односно стока' ~ *пăрăхутчúита зăпáле пăрхóдо, ут-тáм прăку Итáл'ја, нă-скéл'то излéвăт, сă-свăл'ýват ут-тáлка уф-Бéлград* [ПК,2(Ним),271] ~ *кă-дујдé врéме Тýрците, ăднó Германиц, специјалúс, се кăчú гóре, ă-убиколúја ѓóл'ут, тýрска вóјска, тáм дéка бéа скелúјнăта и чинúа, дă-кáжиме, и-извăдúја сúте рибáрă шọ-бéа, Тýрците и прăвúја специјáлни лóтки* [B,EB,297]; ~ *а пă-тáтку-ми прéд двé дéна утúде, бéше рибáр óн и дрýзи, да-и-крéвăт шéива шọ-úмăше тáму, дă-нé-и-пýстăт вóăта. Брáшно úмăше, тăквá рăбóта, сè. И кăј Кăркáнско тáмо ăднó скéле úмăше* [B,EB,297]; 2. 'рамка за сушење низи од тутун'; 3. 'дрвена рамка врз која се ставаат трупци кога се бичат'; 4. 'скеле за ѕидање или фасадирање на куќи' [ПК,2(Крец),102].

**ски́ве** impf 'гледа' – само во одредени ситуации, каква што е оваа што следува: ~ *рăбóти óти мáјсту-рут нè скúве* [СК,335]; ~ *нé му сă-скúве нă-мáнуко* (не може да гледа човекот) [ПК,2(Грам),102].

**скилида** f, bot., Allium sativum 'лук' [ДС(Ч),58].

**скина́т*** adj 1. 'содран, искинат' ~ *нó, кă-му-сă-нăблúзи, му-гу-пýшта тó кýчито. Ка-ă-збрá... Утúшла у-плăнúнта, си-влéгла у-дýпкăта. Куртулúла, ама сè скинáта* [ДК(Бош),138]; ~ *"Нé снă приăтéли, вéле. Нáзăт нă-мóж дă-бúјме приăтéли. Кóа ќи-си-вúјш дéтито ти пăднáто; кóа ќи-си-ă-вúдăм јáс пáшкăта скинáта, нúа нă-мóжиме дă-сă-стóриме приăтéли"* [ДК(Бош),142]; 2. 'дрипав, облечен во дронци' ~ *Срạдúн Оцạ ọтúшạл нạ-свáдбạ, áмạ ọтúшạл скинáт, нọблéчạн. Сúти сéдạт нéго нé гọ кáнạт. И óн нúкọј нé му ọбрр̀шта внимáнии* [ЛС(К),120]; ~ *Срạдúн Оцạ бúл мýдạр и сúти гọ-бр̀ркạт. Партáлкọ óдạл. Кóгạ ќи-си-ọблéчи Срạдúн Оцạ, кáọ óцạ. А квá ќи-óди пạртáлкọ, скúнạт* [ЛС(К),120]; – в. **ски́нин**.

**скине*** pf 1. 'истргне' ~ *аф мл'акуту ке да тури отровачка. Царјут тебика сака напрет да ти тури аф казан'ут нетри, да си кăпиш аф мл'акуту, затова немој ти е страх! Скини от мојата чанба три влакна да ги вăрзиш на големоју ти прăст* [V,PM,47]; ~ *и кáк ке да ми дрр̀пет да ми хáпјат, нá сúчките кубúли на ýстите му ке да си залипјáт кóжите сóс смóлата. Тогáс тúнака да ги фáтиш да им скúниш по еднó влáкно от пáшките..., влакнáта да ги завúеш по прр̀ститја ти* [V,PM,-124] – во текстот има нерегуларна употреба на предлогот **по** наместо 'на': **влакна́та да ги зави́еш по пр̊́стиtја ти**; вакви недоследности ги има повеќе и од различен вид – за тоа в. во граматичкиот дел; 2. 'откине' ~ *који пуминуве, који заминуве на секуј му даве пу една лубаница. Кога една вечар, пред слăнце заоѓајне, един чувек пу дру-*

*мут трче ли, трче. Арамијата ка гу виде му скина една лубаница, да му даде. Али тоа што трчише не саке да застане* [ТГ,147]; ~ *и вудничáрут си зéл днă мăс-тăгáрка и му-отúшăл нą вóлкут и-ýдри су-мăстăгáрката нą вóлкут и му-се-ск'uнá пáшкăта нą-вóлкут ут-тгнáјте* [ВМ(Сар),316]; ~ *дý-ри гóра јéкна – јунáк си пáдна. [Јунáк вéл'е, вéл'е и говóре: ["Иска-páјт-ме на дрýм, на субéрут, [лéле за бајрáкут кóјну ми вăрзáјте, [на сăрцéто, пúле Стáно, [кúтки на-сијáјте, [кóј дą помúне – сè дą си скúне* [ИГ,108]; 3. 'прекине' ~ *му речел: : "Сега јас на тебка ќи те јадам". Детто казало: "Чекај, да се помол'ам на Бога да ми про-сте греховето". Като отишăл на едно дрво и викнал: "Мечко, вăлк, лисице! Келеш ме изеде!" Тије ка-то чули, скинали синџирето и оти-шли* [ШС,5(414)]; ~ *и мóстут тăкá сă л'ýл'ше дą мă субóре. И ут тáм, úмше едúн Тýрчин – прăвикá: "Брée, нусéјте млáата нивéста, мóстут ќи пáдне". И нúа пуми-нáме на идинáјстте, на двăнáјсте сă скинá мóстут* [ИГ,118]; ~ *"Ќи гу фáтум, си прăмúсл'ăве, ќи-м гу скúнум врáтут куту нą кукóшка". Ką фáшќăт д-сă бóрăт. Јарăм Минăрéто сă-уморúл* [ИГ,113]; 4. 'нешто стори негодно за употреба' (раскине пр. алишта) ~ *Еј, Југнúн, Југнúн, добăр јунáк, [три гудúни бóлин на пустéла лéжиш, [и три гудúни дýша на Бóга не дáвиш, [три загúи пустéла скинá, [и три ругузúни скинá* [МЕ(Р),101]; ~ *нúм мă-џáски* (тегне) *зą-фустáно, ќи-мјо-скúниш* [ПК,2(Мор),42]; ~ *ричé на Симóна: Влéчи го сéга на дąлбóко, и фăрл'áјте грúпот вáшо да лóвите. И угвóри Симóн да рéкąл на нéгу: Пувéлин, сăта нóќа сă умурúхми, да нúшт'о нé фатúхми. Кáк му фăрл'áле, затфорúле нóго рúби уф грúпут, дýри ки си скúниши* [MV,-K,272]; 5. 'уништи,земе нешто на-силно' ~ *арамúата за дрýго нé úди, тукý да крáди, и да скúни и да утéпа; јас додјдóх да úмат жúвот, и пóвики да úмат* [MV,-K,299]; 6. изр.: **ки о скúне кóнцут** (= наскоро ќе умре) [СК,335]; **гу-скинá мéут** (= болеста во стомакот му го разниша здравјето) ~ *цéл дéн џăртке тóо дéтто* (има пролив), *гу-скинá мéут, сáк сă-нóсе нă-дóктур* [ПК,2(Ал),138]; **дýшта дă-т сă-скúне** (= кога некој сочувствува со болката на другиот) ~ *кá глéјш кá сă-мăче чувéк, дýшта дă-т сă-скúне, áма шó мóјш, кá нé мóјш дă-пумóгниш* [ПК,2(Гăр),160].

**скúнин** adj 1. 'кога нешто е одделено од целоста (пр. *скúнин лúст*), односно кога некоја материја не е комплетна (пр. *скúнин фустáн*)' [СК,335]; ~ *зáкăрпи-мј-о тóо ѓутлýко* (задниот дел од панталоните) *дă-нé-óдум и-вáадăн скúнин* [ПК,2(АЌ)43]; 2. 'прекинат' ~ *сáмо кá бигáме знáм дујдéме нă-Струма. Скúнин мóсто нă-Стрýма, тáлпи* (дебели штици) *тýрни тáм. Пуминáме и уддéме уф-Бăлгáрја, уф-сéло Кучарúново* [ПК,2(Ним),261]; 3. fig. 'кога некој претерал со работа, кога е преморен' ~ *ќуптéн сум скúнин вáадăн ут-тóо кóпăнто* [ПК,2(АЌ)43].

**скину́ва** impf – в. **скúне** [СК,335]; ~ *зéва ину-гулéм кáмин. Змéут глáва инá, кулкáва гулéма! Ќи-г-ýдре. И вó - а гулéмуто – тааап нă-пáш-кăта, му-ă-скинýва пáшкăта нă-змéут. Змéут скóкна, тáп, гу-фáти* [ДК(Пач)142].

**скисне** pf 1.'се вкисели' – откако ќе се изгази грозјето, *ширата* (сокот од грозје) се одделува од *кумијна-та,* потоа се додава во *ширата пичена прс* (вид земја "бела иловача, ума") таа мешавина *се пудваруве* за да не *скисне пикмезут* [ТГ,356]; ~ *Кăјма́к? Ни́ă му-ви́кăме кăјма́к нă-ки́слуто мле́ко ко́га ки-скисне, го́рнио де́л, то́-ј не́гуфто ма́сло, и́сто сус мле́ко изле́ве, то́-ј кăјма́к* [ПД,156]; во с. Зарова (Солунско), веќе рековме, стсл. ы се реализира како **ă** и оттаму: **скăснạ** ~ *лăбу сă скăснạ* [ПсС(З),64]; 2. изр.: **дă-т-ски́сне** (= кога некој создава нервоза) ~ *уд-него дă-т-ски́сне, ка́ ќи-фа́те не́каа рăбо́та* [ПК,2(Гăр),161].

**скла́ди (сă)*** pf 'се усклади, се договори' (?) ~ *му-ве́ле: "Са́ка дă-пругуво́ре кра́лцкăта ќе́рка су те́бе ве́чер". Му-ве́ле не́мјут пу-не́мцки: "Арно, му-ве́ле, ќи-сă-скла́диме. Ќи-кла́јме шти́кма"* [ДК(Ран)129].

**скла́ву(с)** m 'роб' ~ *има́ши иди́н ч'урбаџ'и́ја инó ара́пч'а ќуле́ ('скла́ву')* [MS,t,14]; ~ *си пра́ви сăс умó: "иˈто ана́нги да по́да ја́с скла́вус дăсапа́к, афу́ и́мам ина́ ками́ла пари́"* [MS,t,14]; ~ *и си ре́кух сăс умó: н'ăј ана́нки да до́а да ти ка́ж'а и дăса с'е́јну скла́вус* [MS,t,15].

**склапе́ј** m 'раздвижена вода, бран' (називот е запишана во Мегленско), во Демирхисарско: **клап** [ДС(Ч),93].

**скло́не (сă)*** pf 'се засолна' ~ *о́де но́гу пăт. Гу-фăти́ло ни́ку до́ш, ни́ку гăрмити́ни у-ни́ку пустилиа ме́сто – не́ма де́ка дă-сă-скло́не. Би́ло идну-ви́дело та́му. Си-ве́ле: "Ќ-о́дăм та́му дă-сă-скло́нăм ва́ но́ш"* [ДК(Ран),127]; ~ *ди́н в'а́тạр ду́е, стигну́вạт дọ-дна́ пл'а́мнạ, шта́лạ, шо́-е би́ло, рạсту́рạнạ. Зи́дọви и́мạ пọ два́ ме́трạ. Зна́чи мо́жи дạ се скло́ни н'а́кọј* [ЛС(К),130].

**скло́пи (сă)*** pf 'се вметна, се вклопи' ~ *му ви́кạт: "Та́м и́мạ ди́н чọв'а́к ле́жи и пи́ши нạ са́б'ạтạ: "Со еди́н у́дạр че́три́иси ду́ши". Ти́ạ му ви́кạ т: "Па не́ и ло́шо дạ гọ пọви́кạми. Ка́ко јуна́к сạс на́щạтạ гру́пạ дạ с скло́пи"* [ЛС(К),116].

**скл'учи (сă)*** pf 'се сфати' [ПД,114].

**ско́врăн** m, zool. 1. 'вид птица', "скворец" [СК,335]; 'црно птиче, поголемо од врапче' ~ *ско́врăнто искăлвáа слăнцугле́до;* 2. fig.. 'слаб човек со црн тен' ~ *ка́ се́-ј чини́л Дини́ш, али́с ско́врăн* [ПК,2(Мут),102].

**ско́зна** (и: **гибеја**) adj 'коза која носи плод во утробата'; в. **сја́рина** [ПК-2(Грам),102].

**ско́ке** impf в. **скака** ~ *мо́мта уста́нăве те́шка и бра́т-иј сă сити́л – а устăви́л се́стрă му. Дујде́лọ вре́ме – руди́ла. Лижа́ќи ма́јка му, он, оште ка па́жге ут ма́јкă му и ри́пке низ удáата, скóке* [ИГ,110]; ~ *е, ут-та́мă, ко́јсте – це́л де́н ин сви́ре сус то: свиро́ло – нă-мо́жăт дă-па́сăт, гла́дни са́мо скóкăт. Ка́ ки-до́јдăт, пле́тишта ги-изедува́ли пу-грăдинте* [ПД,162]; ~ *попо скришно отишел да виде козаро кăде и как ги пасел козите. Тоа, попо, ошче от далеко се завел воф адин трн да се прошете, а козаро, ка го видел, фанал сос сфиролчето да сфире и направил, попо гол и ф среди трнето да играе и да скоке* [ШК5(421)].

**ско́кне*** pf 'направи брзо движење со скок' ~ *ско́кна ут џ'ами́јата до́л, сă ла́ха бра́т-ми удо́л, па́дна на врăх н'е́гу и гу укла́ва* [MS,t,57]; ~ ~ *На́пкунта то́а ко му-и-дạде́л*

*ти́е ја́јцата му-ре́кăл: "Ќ-би́ш на-ти́е ка́мăјнто, ќ-и-ква́ч". Мисте́ќи-се ут-студини́лто (има́ло си́лăн ве́тăр), ни́куј ка́мăн сă-истăркáл'ăве, скукнáл зáјац* [ВГ(Ѓ),274]; ~ *са собраха от сичката земја јунаци на свадбата: нај-гол'амата мома га покриха нивјаста. Фатиха јунациту да скакат кал'ата и, колку јунаци скокнаха, некој* (м. 'никој' – во овие говори се мешаат заменките 'некој' и 'никој') *не можа да прискоскни* [V,PM,61]; ~ *кладе тил'ал да вика да си собрат сичките јунаци, ча царјут чини една кал'а меѓу една вода; кој јунак ке да скокни кал'ата, на негу ке да даде нај-гол'амата му керка* [V,PM,61] – предлогот **меѓу** укажува на положба со која нешто е разделено, овде е употребен со аргументот дека водата, реката има 2 брега (**една кал'а меѓу една вода**), т.е. **кал'ата** била меѓу нив; ~ *заеднoч си развикаха за да дојдат нихни човеци да гу биат; ама тојнака беши млогу хитăр да а побегнал: приз пенџерината скокна* [V,PM,35]; в. **ска́ка**.

**ско́кнува** impf 'се движи брзо, со скокови'; – в. **ско́кне** ~ *ви́д'а инó пи́л'а хýбаву, али́с маламóсану; трăч'и́ за да гу фáти, пи́л'ату ско́кнува, ути́ва пóнагóр'а* [MS,t,45]; ~ *тогас тој му и рекла на них: "јазе ја скокнувам, ама сакам пăрво сос царјут да чинам здрав и јак пазарлик сос писмо и со мјухурја"* [V,PM,185]; ~ *му-ве́ле: "Ајде ско́кни ти́, áма ăко сă-у́дриш дă-ми-кáјш дă-нă-скóкăм јáс". Скукну́ва тó, нóгăта си-скăрши, áрно-ма нé-му-кáжва нă-тó* [BK(Tp),323]; ~ *тамо јунаци без број; скокнували, паждаха на дупката, не са можали да ја прискокнат. Тогај и тој јунакот достигнал тамо и питал: "што-ј тос скокнувани от вас?"* [V,PM,184]; ~ *дека и чул и един дјавол, син самовилин, излезе на мегдан и тој отиде да скокни кал'ата. Царјут как гу виде му вели: варај јунак, лудо младо тинака немој скокнуваш кал'ата* [V,PM,61].

**скокнувани** n 'движење со скокови' ~ *и са собрали тамо јунаци без број; скокнували, паждаха на дупката, не са можали да ја прискокнат. Тогај и тој јунакот достигнал тамо и питал: "што-ј тос скукнувани от вас?"* [V,PM,184].

**сколáсува** impf 'се ослободува од настава во училиште, односно од други ангажмени' [MS,s,103]; во Кукушко: 'завршува, прекинува со работа' [BK,148].

**скол'у*** n 'институција каде што учат, се образуваат децата' ~ *ету и владиката зарано ошти отиде на сиромахувата кăшта. Пили таму по една ракија и, кога са чини време за скол'уту, гу земаха дитету и отидоха на даскалут* [V,PM,37]; ~ *дека збуруваа бугарцки и ут идна-две гудини дă нăвакă сă пувелјăт ут Екзăрхијăта и пејăт нă скăлјоту и нă џăрквăтă бугарцки* [ME(P),80]; ~ *бахчеванџи́ата му ве́ли: "еј ги ти, господа́р мо́ј, ги пу́штам така́ на про́сти учи́тели да си нау́чат ма́лко, зашто́ ја́зе не́мам куве́т* (можности) *за да ги пу́штам мло́гу вре́ме на сколи́ите"* [V,PM,149] – уште еден случај на изразување на вокатив со формата за номинатив: **еј ги ти, господáр мóј**, што зборува дека и последните траги од деклинацијата кај именките се губат; ~ *сиромахот от две–три години сетни чинил едни конаки кату царјувите; синот му гу пушташи на скол'уту, са учаши*

[V,PM,33] – во контекстот се јавува предлогот **от** со значење 'по': **от две–три години сетни,** такви случаи среќаваме повеќе но редовно пред прилогот **сетне** (= потоа); ~ *ца́р'у има́ш'и инó д'а̊т'ạ, туга́с исл'а́зи ут скул'óто* [MS,t,20]; ~ *на дру́гију д'е́н' си ути́ на скул'óту и си дóј-ди на вич'ерó* [MS,t,31]; ~ *и ја́с куту́ сирума́х ч'ув'а̊к бити́сах ску-л'óту, м'ạ да́ди ма́јка да са̌ нау́ч'ạ занаја́т'* [MS,t,87].

**ско́мин*** m 'стол, клупа' ~ *да са̌ на-ид'е́ш' , да са̌ напи́ш', да в'е́ниш' кни́гата, на скумин'ó ва́са нóш' да с'ạди́ш'* [MS,t,31]; ~ *с'ạди́м на скумин'ó* [MS,s,99]; сп. **каре́гла**.

**скопе*** pf 'отстрани полови жлезди на животно (или на човек)' – јунецот, односно волот кога ќе го скопат се вика **скупак** [ТГ,374].

**ско́пин** adj 'добиток на кој му се отстранети половите жлезди, штроен' ~ *вија́к са̌-ви́ке на̌-скóпин уве́н* [ПК,2(Грам),30].

**скопó** n 'стражар' ~ *у Сулу́н им'а̊ш'и иди́н скопó на крајóт на мур'е́ту. Тóс скопó ни им'а̊ш'и н'а̊фту да гу гл'е́нда* [MS,t,78]; ~ *ја кла́ва фóтуграфи́јата на иди́н кла́јанц удгóрạ и кла́ва скупи́, да чу́ват* [MS,t,25].

**ско́пса** pf 'задржа' ~ *кату чу така́ жена́та му, фа́ти да пла́чи и да му ве́ли: "óх стопа́не, де́ка ки ми оста́виш ме́ника ту́ка? Немóј хо-ждаш!" Тогас тој вели: "жену, сега си најдех ка̌сметју, немој ми скопсаш"* [V,PM,13]; ~ *куга́ ги ви́д'ạ д'а̊т'ạту н'ạш'та́та ... и ту-га́с пузна́, ч'а̌ на кш'е́нудóхину ж'и-на́та-ј, ала́ тóј мухабе́т'у хи́ч' гу ни скóпса* [MS,t,12].

**ско́псува** impf – в. **ско́пса** [MS,s,103].

**ско́пуве** impf 'кастрира, отстранува полови жлезди' [СК,335]; ~ *дóктуро уддé уф-Ту́рнуво да̌-скупу́ве би́шки* [ПК,2(102)].

**скорашин*** adj 'што е од понов датум' — сп.: ако болното грло не помине со затоплување, тогаш *грлуто са диге,* некоја вешта жена ќе го вовлече во устата средниот прст и ќе ги притисне крајниците. Ако грлото е *скорашно* по ова ќе помине [ТГ,126].

**ско́рни** pl. 'длабоки кондури, чизми' ~ *дọ-кọле́нọ сạ-висóки, ọт-кọжатạ нạ би́шкạ ги-пра́вạт* [ДС(Ч),141]; ~ *и́мам иди́н кóн' , за ти гу да́м!" "ни ста́нува сид'а̊ са̌с кóн'у!" "ама́н, ја́с и́мам и скóрнит'ạ за ти ги да́м!"* [MS,t,41]; ~ *а́ска и́мах а́дни скóрни ус-гуди́ни и нуси́х, не-ј са̌бу́вах уд-нóјсто* [ПК,2(Грам),102]; ~ *ја́с кра̊стам су вóда, да уфстре́т мигу́ ва́с стóи, шо не́ гу зна́ите; вóа шо и́ди пу ме́не, он ị пóголе́м ут ме́не; шо не́ сạм вре́дин да удва̊рзам ре́минут ут скóрните* [MV,K,252].

**ско́рне*** pf 1.'натера некого да стане (пр. од сон), го крена' ~ *и-ви́кạ нạ же́нạ му: "Скóрни гọ Ме́чо, дạ и́ди нạ кóнито". Она кáọ-ба́бạ, ка́-ọ млạдọже́нци, не́ и би́ло удóбно дạ гọ-скóрни, гọ-скọрна́ла си́но* [ЛС(К),108]; ~ *на̌-мóјш дọ-скóр-ниш, це́л де́н дọ-уста́виш – це́л де́н ќи-се́де* [ПК,2(Га̌р),169)]; 2. 'исплаши животно, го натера да бега' ~ *за́јц скурна́х, за́енц фạти́х* [ПсС(З),68]; ~ *та̌зи́-та* (ловџиско куче), *пулви́нте и́ са̌-тóлкувички та̌ка́* (мали), *те́нка-ј, да̊лга-ј. За́јцо ка́ ќọ-скóрне, на̌-мóш д-избе́ге уд-н'а́а. Де́к де́-ј ќо-пути́сне. Та̌зи́-та гу-та̌рче за́јцо* [ПК,2(Ал),116)].

**ско́рос** f 'брзина' ~ *и ка́к гу ви́де господа́рот, сос млóгу скóрос из-лезé дóл, гу призема́ сос млóгу ра-*

*дос и фати́ да го пи́та как проминá сос море́ту* [V,PM,24]; ~ *тогáс тóјнака земá двé лáтки, вјахнá нá кóн'ут, оти́де; најдé самови́лите спи́јаха. И тóјнака сóс млóгу скóрос цăрпнá вóда жи́ва и га докарá на цáрјут* [V,PM,112].

**ско́ру** adv 1.'брзо' ~ *"áх – вили́ – н'éма да мóж'ити да в'éнити!" "заш'тó?" "заш'тó млóгу скóру сă утфáра и сă затфáра гурáта, за в'ă фти́сни н'éтр'а, за в'ă уклавé"* [MS,t,36]; ~ *"демéк ти такфóс ч'ув'ăк си бил; скóру вин'ăти гу тóс ч'ув'ăк ... да у будрýм'у да гу затфóрити!"* [MS,t,18]; ~ *афý пуч'и́на, му вили́ на д'ăт'анту: "скóру стáн' хазăр' да б'ăгами"* [MS,t,84]; ~ *утрината станáха от тамо, оти́доха на царскиј конâк, тогáс царјут му вели́: "скóру от двóрот ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учи́те ми да ти не ви́дат"* [V,PM,10] – во контекстот прави впечаток линеаризацијата: глаголот и крат. зам. форма се разделени со негацијата: **учи́те ми да ти не ви́дат**; ~ *и сă разјăж'да тáтку-и: "скóру да пóш' при н'éгу, да ми́ сă мáхниш' ут кăш'тата"* [MS,t,84]; ~ *т'á нáјати ја забирa: "скóру да пóш' да гу нáш', да пóш', д'é утиј врит'éнуту и ти тáм да пóш'!"* [MS,t,61]; има случаи кога прилошката форма се удвојува со цел да се засили значењето: ~ *тогáс дéтето му вéли нá господáро си: "господи́не, кáк знáеш, такá чи́ни ти́нака! Ако ми сáкаш за чéдо и́ јáзе ти знáм за тáтка." И такá чини́ха áрмас, дрýгата нидéл'а чини́ха и свáдба скóро-скóро* [V,PM,153]; 2. 'речи си' ~ *илим на Исус ка дујдéле, нé му скаршиле нóзити, ка́ гу видéле скóру умрéн; тукý идéн ут јузбаши́а му удупи́ су муздрáк на рéбрити* [MV,K,294] – влијанието од тур. јазик е силно изразено во текстот, за тоа укажува и фактот дека во највисоката религиозно-христијанска содржина – Библијата, имињата на великодостојниците често се позајмени от турската хиерархија, каков што е случајот, т.е. именувањето: **јузбашиа**, а такви примери има. повеќе.

**ско́руша** f, bot. 'оскоруша' ~ *дрýго дăрво-ј тó:, сли́че на гóрничкăта, дудéка нé прăгни́:т и ти: нé сă јáат, сáмо ги нéмме ни́ă* [ПД,124].

**скóсин*** adj 'загрижен, насекиран' ~ *ут-тóо пăлéно шкóло дéтто мé-ј скóсăно* [ПК,2(Гăр),60]; [СК,335]; и: **скусен*** ~ *"Што си толко, малој моме, [што си толко нал'утена, [нал'утена малој моме, [нал'утена ти скусена?!" – "Как да не сум, млад делија, [Как да не сум нал'утена?! [дека јодиш сè са фалиш"* [ТГ,196].

**скóтци** pl. 'сосема мали, бели црвчиња, се јавуваат во сирењето кога не е добро складирано' ~ *си́ринто сă-на пăлни́ло скóтци* [ПК,2,102].

**скрапи́а*** f, zool., Euhorpio europaeus 'вид влекач со осум нозе и боцка на опашката – скорпиа' ~ *и ричé на ни́х: А видéх на Сатанá кату здрáк шо паднá ут нéбито. Ету ви дадéх на вáс пувéлјата да стăпнити уф-узгóри уф змии́ти и уф скрапи́ити* [MV,K,292] – во текстот имаме употреба на предлогот **уф** наместо 'на' – кога укажува дека нешто станува згора, на површината: **да стăпнити уф-узгóри уф зми́ити** (има и обратни случаи: употреба на предлогот 'на' место 'уф', т.е. 'во'); и: **скрапл'а*** ~ *и си крăстаа сити на Јордáна рéка ут нéгу, ка си-спувјидýваа грéхови.*

*Јоа́нн бе́ши убличе́н ут вла́тно ка-ми́лцко, и по́јас уф ко́жа на пулу-ви́ната, и скра́пли јаде́л и ут ди́ви пче́ли ме́т* [MV,K,307].

**скра́чка** f, zool., Locusta viridissima 'инсект со долги нозе, се движи со скокање, скакулец' [ДС(Ч),51]; в. **скачка**.

**скре́ба** f, bot. Clematis vitalba ~ *тре́-ва-ј та́а, сă-ло́зе, и́ма длắги пắр-чки, сă-ви́ат, не́ сă-кắршат. Цắфте бе́ло, ус-не́јнте гра́нки мо́ш сă-пле́те* [ПК,2(Грам),102].

**скре́ж** m (f) 'замрзната роса; иње' ~ *зи́мно вре́ме сă-фа́ште нă-сѐ шо́-ј мо́кро. Мắглăта шо́ ќи-па́дне зи́мта стăну́ве скре́ш, о́н-еј куту и́гличкu, и́глички* [ПК,2(Крец),102]; [ИГ,128].

**скре́пе (сă)*** pf 1. 'исчезна, се изгуби' ~ *пу-а́дна мо́ма му-ле́те акắло, чи́ниш дру́јсте сă-скрипи́ли* [ПК,2-(Гăр),177]; 2. изр.: **све́то ќи-сă-скре́пе** (= светот ќе пропадне – иронично) ~ *а́к заги́ниш ти́, чи́ниш све́то ќи-сă-скре́пе* [ПК,2(Гăр),192].

**скри́ва** impf 1. 'прави нешто да биде недостапно' ~ *прумина́ пу иди́н чи-ре́јќ са́т', ч'у́ка и манџ'о́ на по́р-тата; ж'ина́та гу скри́ва удо́л фуста́ниту* [MS,t,10]; 2. – **(сă)** ~ *три́ бра́ќа би́ле ма сирма́шки. Офци си-пăсе́ле сắте три́. Оде. Ва́а си ре́кла: "Ќи му ме́там нă-ви́а де́цăта, ту́ка ќи-ја́м ину-ко́мăт леп". Е, кăтă-де́н му-смиту́ва, му-пра́е, сă-скри́ва, ама не́-сă ја́ве нă-ни́* [ДК(Лип),116]; ~ *с'е́тн'ą на дру́гију д'е́н' ути́ват удуза́т по́ртата на мала́та; ма́јката сă скри́ва* [MS,t,52]; ... *То́с манџ'о́ на на́с иѓу́пката пузна́, ја присл'ắди, пузна́, ш'то́ за сă уб'ắси, сă скри́ва на ина́ бaји́рка* [MS,t,53]; 3. 'наместува' ~ *гу уста́в'ами мрắва да усти́ни и с'е́тн'ą гу суби́рами у гарно́к и гу скри́вами у дула́п'у* [MS,t,4].

**скри́вин** adj 'нечесен, виновен' ~ *дујде́ и то́ шо зе́ идно́то карагро́шот, риче́: Афе́ндо, ти пузнаја́х на те́б шо си иде́н скри́вин чуве́к, жни́јиш де́ка не сиа́л, и избиру́аш де́ка не́ си дава́л; и му падна́ стра́, да ути́дох, гу скри́х тво́јто карагро́ш* [MV,K, 271].

**скриин** adj 'нешто што не се гледа, што не е достапно' ~ *тјанака му вели: "наистина, мои синови, на човек ви мириса. Гу имам скриин един млат, ама дурде не си за-кăлнети за мајчино ви златин зăб, нема кабил да гу извадја"* [V,PM,51] – во контекстот е присутна гл. конструкција *има (нема) + гл. придавка* за која рековме дека до скоро се третираше како особеност на западното наречје. Примерот ја презентира постарата фаза кога гл. придавка се сложува со предметот на кој се однесува: **гу имам скриин един млат** (м. 'го имам скриено') ; такви примери, во различни комбинации среќаваме повеќе во материјалите; ~ *една вечер човекот отишел да гледа кој му а испушчува паидата. Скриен бидееќи, поминали самовилите и малечката отишла да му а испуше* [ШГ,5(405)] – во контекстот партиципот **бидееќи** ја сочувал глаголноста: **скриен бидееќи** (= кога бил скриен); ваквата дијалектна специфичност особено е честа во "Кулакиското евангелие"; в. **скришин**.

**скри́ӥ** pf – 1. в. **скри́ва** ~ *д'е́ да гу скри́ӥ ж'ина́та? у дула́п'у н'е́тр'ą* [MS,t,11]; ~ *то́а шо бе́ши зе́л пе́т карагро́шови, и рабути́ су ни́х, и и чини́ ќа́р бо́шти пе́т карагро́шови. И то́ што а зе́ две́ти, и о́н така́, и чини́ ќа́р бо́шти две́. То́ шо а зе́ идно́то*

*утúде да купá у зéмнјата, и гу скрú злáтоту ут áгата* [MV,K,271] – во контекстот посесивност се изразува со предлогот **ут** (од) место со 'на' **зла́тоту ут а́гата**; ~ *и гу пúта: "уд'é-ти тóс л'áк, как гу дукáра?" Тój úш'ти да скрúј; гиктéр муктéр ниш'т'é да кáж'и* [MS,t,37]; ~ *тојнака, кату чу така, праве отиде на протудракув конак, са скрил и, кога заспал, отиде Мајдон, открáде гăлăбите фрет, без да познај никој* [V,PM,74]; ~ *тогас тојнака отиде, му рече на балтаџиите да износат ракиата аф чешмата; га износили, и тојнака га турна аф куритата и пак отиде, са скри* [V,PM,43]; – глаголот **скри́ј** го забележивме во оплакувањето од мајката за умрениот син: "*Кустадине, мили сино! Мајка ка ки те забраве! Много ми си малечук, сино! Не си сино, јоште сам за пăт да јодиш! Мајка да знајше, Кустадине, уф пазви ки те скријшеи* [ТГ,263]; 2. – **(сă)** ~ *вúд'ạ инá пóрта утвóрина, фл'áзи тáм н'éтр'ạ, дúј да сă скрúј* [MS,t,56]; ~ *вúи сте вúдело уф л'у́дити, нé мóжи да си скрúи грáдут шо и узгóри уф плáнина* [MV,K,310]; ~ *Исус па ричé: Ми фатú идéн, óти јас пикасáх шо испаднá кувéт ут мéн. Да кáк видé жéната шо нéма да си скрúи, дујдé путрисéна* [MV,K,276]; во с. Зарово: **скрăи*** ~ *сă и скрắлу мáстуту* [ПсС(З),64].

**скрију́ва** impf в. **скри́ва** ~ *мéчкăта нúкуј* (некој) *мéт, нúкуј кушóј дунéсла и јáдăт. А скрију́ва инуќу́п мéт, áрно ма, лисúцăта сéки дéн јáде ут-мó мéдут. Дéка сéдăт: "Иии!, чúне. Е, мă-вúкăт" –"Кóј тă-вúка?" – "Мă-вúкăт, вéле, дă-крắстăм"* [ДК(Бош),139].

**скри́пани** (и: **ш'крипани)** n 'скратување на коса, стрижење' [MS,103].

**скри́пи** impf – в. **скри́пни** [MS,103].

**скри́пни** pf 'стрижне, отсече' ~ *и му вилú...:"éзми н'éс нóж'ниц'ạ, скрúпни ми мắра в'ắж'дит'ạ"* [MS,t,86].

**скрипнича́ва тре́ва** f, bot. 'лековита трева со жолт цвет, кантарион' ~ *скрипничáфта трéва а-туру́ваа уф-зăјтúн, рáни лику́ват ус-тáа* [ПК,2(Грам),103]– во текстот имаме нерегуларна употреба на заменките: формата за субјект: **таа** се јавува наместо формата за прав предмет 'неа' **(ра́ни лику́ват ус-та́а).**

**скрипче** n (обично во множина: **скрипчијна)** 'дел од разбојот, кружна направа од дрво преку која се дигаат и спуштаат нишките' ~ *скрипчúјна на кóшничките, шо сă зăкáчăвăт на нúшăлките* [ИГ,121];~ *Јана платно ткаје, [скрипчијна ји фрчат, [куту на плакајне. [Јанина свакрва, [Јанина јатрва, [од рид на рид шетат, [л'ута змија бркат, [л'ута ми л'утица* [ТГ,329].

**скри́хом** adv 'тајно' ~ *"ми порắчи на дру́г да не кáжа, туку скрúшна да га úмам лакардúата". Мáјка ú, кату чу такá са почуди и вели на керкá ú: "мари кéрку, и от мáјка скрúхом бúва?"* [V,PM,31]; ~ *така и сегашните девојки требува колај да си не предават на јунаците сос малки или големи дарби, ча кој скрихом са лăжи, сос време излева на мигдан* [V,PM,31]; ~ *тојнака отиде да га ори и да га сеи чиница и, как га ориши, отдол един камин најде един казан алтăни, ги искара и ги закара* (однесе) *скрихом дома* [V,PM,86]; ~ *мајка и вел'аши на неа: "мари керку, што залудјала си това вечер? Ету аф удајата нетри ниа сами сми". Пак тјанака: "ах мале, човек има, скрихом ми земува хупките"* (залците) [V,PM,34]; кај Малецки: **скри́фом** (и: **скри́хом)** [MS,s,103].

**скри́шин*** adj (во Речникот на Малецки: **скри́ш'на** и за ж. и за м. род) 1. 'нешто што се чува како тајна' *~ ама која́ же́на мо́жи да чува скри́шна лакардиа аф сӑрцето и́? Така́ и тја́нака га чува́ лакардиа скри́шна от ра́ну-ра́ну до ручо́кут* [V,PM,31]; *~ бу̯ӑта г-упи́тӑл ӑске́рину: "Шо́ но́сиш, бре ӑске́рче, у-та́ гуле́ма то́рба?" –"Ааа, бу̯а! То́ не́-сӑ ка́жва. То́-е ӑске́рцка. Та́а-е скри́шна рӑбо́та"* [ДК(Деб),156]; *~ и то́јнака, кату чу́ така́, позна́, ча жена́та му каза́ на ма́јка и́, пак ма́јка и́ на та́тко и́. Ету жени́те ко́лку мо́жат да чу́ват скри́шни рабо́ти* [V,PM,31]; *~ ми́ла ма́јку, са́кам ни́шту* (нешто) *да ти ка́жа, ама ми е стра́х от мӑ́жа ми, ча ми порӑ́чи на дру́г да не ка́жа, туку скри́шна да га и́мам лакардиата* [V,PM,31]; во "Зборникот" на Верковиќ формата за ср. род **скришно** го покрива и машкиот: *~ на газетата пишиши: "господине Теодорак, как ки видиш мој писмо, да проминеш приз мене, зашто имам да ти кажја скришно лаф!"* [V,PM,166]; 2. 'недостапен, непознат' *~ риче́ Го́спот: Ни́кој не́ гу запал'у̯а кандиил'ут да гу зави́ва су ни́што* (нешто), *ту́ку навра̨с сфети́лото гу кла́ва, да му си гле́дат ви́делот ти́и шо си вӑ́ртат уф ку́ката. Оти не́ма не́кој ше́ј скри́шно, шо да не́ си пика́са* [MV,K,325]; *~ му ре́ка̨л: На ва́с ви си да́л да зна́ите скри́шнити чу́дби уф ца́риштина Господи́нова; да па дру́зите су прика́зни* [MV,K,274]; сп. **скри́шно мја́сто** 'непрегледно, недостапно (место)' *~ н'а́кој врја́ме има́ло еди́н мло́гу бога́т чове́к и бил џифаирџи́а, ...и трӑ́гнали сос хизмика́рот му на пӑ́тјут да ти́ват. И кату ти́ваха два́та, хизмика́рот сѐ гле́даши да на́јди н'а́кој скри́шно мја́сту да гу уте́пи* [V,PM,26]; *~ стом ви́де хизмика́рот тако́ф мја́сто скри́шно, заедно́ш изл'а́зи от ко́н'ут, гу фати на господа́рот му, сос ка́мини го би́иши по гла́вата, удри гу, утепа́* [V,PM,26] – во текстот има 2 посебности, едната синтаксичка во врска со линеаризацијата: атрибутот е во постпозиција во однос на именката **мја́сто скри́шно**, а втората лексичко-семантичка: гл. *изл'а́зи* се јавува со значење 'се симна': **изл'а́зи от ко́н'ут;** в. **скриин**.

**скришно** adv 'незабележливо, тајно' *~ мӑра дни сетне и́ рекла на пехерот му: "ђадо, јазе за пода на мојата столнина да сјадја сос жената ми". И пехерот му му рече: "на́ и тус хамајле, ако роди мојат мома дете да го носи на ранката скришно"* [V,PM,207]; *~ распи́таши на них: Ко́га си и́дихми пу пӑ́тут, шо си расчу́ди́хти мигу ва́с? Пак о́ни мо́лчиа, оти мигу ни́х си раскара́ле скри́шно уф пӑ́тут, ко́-ј̯ по́гуле́м ут ни́х* [MV,K,303] – во текстот прави впечаток рефлексот **ол** за некогашното вокално 'л': **о́ни мо́лчиа**, наместо редовната замена со 'ӑл', што би можело да се објасни како лабијализација; *~ и ви́а ка́ си ре́ка̨л, си ути́ди и а вика́ на се́стра му Мари́а скри́шно и му риче́: Дида́скалот ду̯де́ и ти ви́ка* [MV,K,287] – во контекстот директниот предмет се јавува во спрега со предлогот **на**, што се третира за ароманско влијание: **и а вика́ на се́стра му Мари́а**; *~ на другио ден попо скришно отишел да виде козаро кӑде и как ги пасел козите. Тоа, попо, оиче от далеко се завел воф адин трн да се прошете, а козаро, ка го видел, фанал сос сфиролчето да сфире* [ШК,5(421)];

и: **скри́шмо** ~ *скри́шмо рабо́те о́н ус-н'а́а* (зн. 'живеат интимно'), *а́ма нӑ-гла́фта дӑ-му-сӑ-зби́и* (клетва) [ПК,2(Гӑр),103].

**скришум** adv 'тајно' – в. **скри́хом** ~ *пуминувајтту ут иден чифликј нӑ друкј мојшӑ дӑ бидӑ или скришум нојкјтӑ или аку си гу најш кулајут чувек да си гу платӑ борцут. Ако сакӑш дӑ си гу платиш борцут он ки тӑ извадӑ бурчлијӑ повичкјӑ ут колку си кӑдӑр дӑ платиш* [МЕ(Р),88];– сп.: девојка ако подолго време сака некој младич таа *скришум гу даруве* [ТГ,143].

**скроји** pf 1.'со мерка и со кроење приготви материјал за шиење, за облека' ~ *Бог да јобије, мамо, терзијчето, [аман, аман, мила мале, комшијчето! [што ми скроји, мале, јелеченце, [аман, аман, мила мале, јелеченце! [што ного ме стеге чак јод мишки* [ТГ,39]; 2. изр.: **ка́ ки сӑ-скро́:, тӑка́ ки сӑ-ски́не** (= работите треба да се постават правилно уште во почетокот) [ПД,138].

**скрум** m 'нешто јагленисано' – зборот **скрум** го запишавме во следново празноверие: мртовецот може да се претвори во *вампирин* ако за животот нешто многу сакал но не можел да го добие; се мисли дека и по многу време таквиот мртовец останува цел: "*И пу десит гудини да ма раскопите, ки ма најдите цал – здрав!*" или "*Изгурех на воја бел век; ако умрум, ки ма најдите и пу десит гудини куту* **скрум!**" (јагленисан) [ТГ,260].

**скрӑмӑти́к** m 'дел од чамецот (**кура́бут**) со кој рибарите ловат во Дојранското Езеро'; **скрӑмӑти́к-от** *е ут дӑрво смре́ка, чӑта́л кӑту бу́ква* **Т**, *еди́њо де́л о́де пра́во нӑ го́ре, а ут стра́ната и́ма испу́шичӑно де́ка ле́же купи́ита* (веслото) [ПД,128].

**ску́би** pf 'скубне, откине'; сп. **ску́мнува** [MS,s,103].

**скувал** m 'житни зрна што при вршењето и веењето останале неолуштени, т.е. со обвивка или во клас'; тие се собираат и повторно се ставаат во *враут* за да се вршат [ТГ-341]; во Кајларско: **скива́ли** 'глотежот што останува при сеењето' [ДК(Лип),106]; во Кукушко: **ски́вал (скувал')** и **о́тсеф** ~ *то́-ј шо уста́нуве ка́ сӑ-дӑрмуни́суве жи́тто; уф-дӑрмо́но уста́нуват уси́ле, дру́го ѓу́бре* [ПК,2(Крец),102].

**скукајне (на три нози)** n 'детска игра, ја играат само машки деца'; називот го сретнавме во следниов опис и именување на машки игри запишани во Гевгелиско: *брни капа, чилик, длӑго магаре, топарлӑк амбар, ќорува кубила, кусо магаре, топка крцјајне, скукајне* и др. [ТГ,325].

**ску́кӑлци** pl. 'остатоци од класје откако ќе се извее житото' [СК,335]; в. **скувал**.

**скул'а́са*** pf 'заврши, пр. наставата во училиште' (се ослободи) ~ *е́дирму ми сӑ мо́лиш' то́лку, н'е́ка до́јди кӑк за скул'а́сами!и́ ...* ~ *афу́ до́јди са́т'ут да скул'а́сат, д'ӑт'ą нту сӑ уму́ и сӑ прим'ąни́* [MS,t,83]; ~ *и за сӑ мӑнч'иш' да гу е́змиш' д'ӑт'ąнту, как за скул'а́са* [MS,t,83]; в. **скола́сува**.

**скули́ски** adj 'училишен' ~ *уф-пе́нти и ше́сти кла́с пула́гąш-сą ди́јąгąни́змąс. Аку гą-пуло́жиш о́диш уф-гимна́зи(ј)ąтą уф-Дми́р-Хиса́р. Сą пула́гąш нąписмнą нą чти́ри скули́ски ча́сув* [ДС(Ч),162].

**скули́ја*** f 'училиште' – в. **скол'у** ~ *Фąтини гąво́реше не́штą пą-грӑцки. Туга́ј у́ште не зна́јąх де́кą на́шиą изи́к бил-е зąбра́нн уф-скули́јąтą. Ич не гą рąзби́рąх што гąво́ри и не са́кąх дą-о́дąм уф-скуло́* [ДС(Ч),160].

**скулувра́ниц** m, zool., Sturnus vulgaris 'птица преселница – сколовранец' [ПК,2(АЌ),65].

**скулупе́суве (сă)** impf 'се задржува' ~ *де́ка-j cjáa, де́к сă-скулупе́суве ко́j о-зна́а* [ПК,2(Мут),102].

**ску́л'уф** adj 'сакат во рацете' ~ *ску́л'уф еj-то́о шо нă-мо́ж дă-фа́ште;* ~ *дăржи а́рно, не́ кут ску́л'уф, шо́ ќи-зе́миш, сѐ ќи-скăрши́ш* – Грам; во Гăр: **шку́л'уф** и **шку́л'о** ~ *шку́л'уф и нă-шку́л'то, а-скăрши́ та́а у́бува ча́шичка* [ПК,2(102)].

**скумни** pf 1. 'извади, симне' ~ *ути́ди на гура́та, сăс фо́рца прумина́, з'е́ мрăва мл'а́кци и гу прифта́са гура́та на затфа́ран'ету, му гу ску́мна дизги́н'у* [MS,t,36]; 2. 'скине' ~ *ску́мна идна́ ки́тка* 'откина едно цвеќе' [MS,t,36].

**ску́мнува** impf 'скинува' ~ *фа́ти да купа́j аху́р'у, гу ску́мнува вуди́луту и сă гра́мнува, ути́ва и ко́н'у* [MS-t,61].

**скупа́ва*** impf 'со направа (мотика) ја обработува земјата, ја прави ситна' ~ *с'е́тн'ą нара́ст'ува, пу́ш'та три́, ч'е́тир листа́ и гу скупа́вами ина́ мо́тика* [MS,t,5]; ~ *слăнцето му рекло: "Момите ни сја уженоват, зашто бо еднач ни са сја пред слăнце омили; лозето ни рăжда грозде, зашто всред нег има пари, и ни го скупават да ги најдат"* [V,PM,284].

**скупа́j** pf – в. **скупа́ва** ~ *нас гуди́на ш'ту и сă с'ăj, д'е́сит', двана́jси пăнт'а тр'ăбува да сă скупа́j* [MS-t,4]; ~ *на дру́гата гуди́на за гу удр'ăж'иш', за гу скупа́ш'* [MS,t,4].

**скупак** m 'јунец, односно вол на кој му се отстранети половите жлезди', кога ќе го **скопат** се вика **скупак** [ТГ,374]; в. **скопе**.

**скупо́с** m 'задник' [MS,s,104]; сп. во струмичкиот говор: **скупе́ш** 'задниот дел од панталоните'.

**ску́р'а** f 'црнило, 'рѓа ' (– в. **скурѓа́сан** = 'рѓав); во текстот што следува зборот е употребен фигуративно ~ *пуч'ива́ш'т'е́м, пуч'ива́ш'т'е́м си до́jдух у с'е́луту саба́карш'и (пу прузăр'ąни), си до́jдух ду́ма́ ху́бав'ą, ала́ ску́р'а ги на́х и ду́ма́* [MS,t,2].

**скур'а́сува** impf 'фаќа 'рѓа, 'рѓесува'; со исто значење: **раж'д'а́сува** [MS,-s,104]; сп. **скурѓа́сан**.

**скура́ф** m 'фризер' ~ *мăшки брбе́рин, о́н скурвиса-ги мąжи́те, и сри́же им куса́та* [ДС(Ч),141].

**скурви́са** pf 'избричи' [ДС(Ч),62].

**скурдар** m 'вид салата, истолчен лук со оцет и сол' (се користи летно време по жештините) [ПК,2(Град),102].

**скурѓа́сан*** adj ''рѓав' ~ *та́тку-ји вили́: е́ја н'е́ка ги в'е́ни нузи́ кри́вуту мул'ą и ина́ скурѓа́сана калăч'каи́* (= 'рѓав нож) [MS,t,34].

**скуре́сăн (-ин)** adj 'нешто сторено како што треба' ~ *нă-вăркăни́к гу-прăви́х рăчо́ко, да́ле-j скуре́сăн не́-зна́м; скуре́син деме́к а́рин, сла́тук* [ПК,2(Град),102].

**скури́не** impf 1. – в. скурну́ве 1. ~ *скури́н-го, не́к сă-рăзбу́де, вре́ме-j зă-рăбо́та;* 2. – в. **скурну́ве** 2. ~ *шо́ гу-скури́не уд-рăчо́ко чуве́ко?* [ПК,2(...)].

**скурну́ве** impf 1. 'пробудува некого'; 2. 'тера некого да стане, го кренува' [СК,335].

**скурче́** n, zool. 'птица сколовранец' [ЛС(К),96]; во говорот на с. Чифлицик: **скурча́н** [ДС(Ч),60].

**ску́се (сă)** pf 1. 'се намали, заврши'; 2. изр.: **му-сă-скуси́ле де́нуфто** (= му завршил животот) ~ *а́j-го камба́нта чу́ке зă-не́куј шо-м. сă-скуси́ле де́нуфто* [ПК,2(Гăр),178].

**скусу́ве** impf 1. 'прави нешто да биде пократко' (пр. панталони) [СК,-335]; 2. 'одзема нешто' ~ *секăдă ки дојде нешту ду негуву селу дă-јспаднă сăип и дă-му-ј исчувă интересите нă бегут, он му гу берă акут нă негу; он пулјă зă кукјите дă сă ув ред, кăдă-ј ногу семиту там гу скусувă, кăдă-ј малцă там гу качувă* [МЕ(Р),90] – во контекстот посвојноста се изразува описно (со предл. 'на' + долгата фор. за дир. објект од **тој** – 'негу' наместо посвојната заменка 'негов'): **му гу берă акут нă негу** (му гу берă неговиут ак); 3. – **(си)** 'се намалува' ~ *су скусувајнту нă семиту, су вагјанту нă сноп, су сичејнту нă кривајнту дел, тăкă мужа дă му флезă нă бегут пут кожă, шо не гу-јзвагја негу кипазе. А зă то силјајнто уд ден нă ден се по сирумашејăт, се по си-ј скусувăт арџувјту* (потрошувачката) [МЕ(Р),90].

**скусувајнă*** n 'намалување' ~ *сеј дăвијă нă бегут зă субăштă не факјă месту* (не носи резултат), *оти субаштă су неговите "ступанцки мери": су скусувајнту нă семиту, тăкă мужа дă му флезă нă бегут пут кожă* (да го усвои), *шо не гу-јзвагја негу кипазе* (= тој што е долен, што е посрамотен; погрешно пишува: *'ки пазе'*) [МЕ(Р),90].

**скут*** m 1. 'делот меѓу бутовите и стомакот, обично кога човек е седнат' ~ *хеј мори , моме јубава, [јубава дури сенлива! што ти е бело то грло, [куту на филџан то дано! [филџан је палин ракија, [да пијам, да се јопијам, [на скути да ти преспијам* [ТГ,159]; ~ *и така вјахна на неговата бăрза кон'а и киниса от тамо: от град на град шеташи и га тераши неговата пăрва л'уба. И тјанака, как гу виде, гу позна и заедноч му седна на скутут* [V,PM,53]; ~ *једнăч, като́ си л'у́беше гúздавата дево́јка, и сú кла́де глава́та наску́та хи и хи ре́че: "Л'у́бе, ма́лка мо́ме, мо́е весели́у, на ску́та ти ма́лку шта́ за́дремам, та да гле́даш про́с (sic) зла́тна пе́нж'ура"* [V,PM,259] – на редакторот на "Зборникот" на Верковиќ не му било познато дека предлогот 'през' во овие говори се јавува и како **про́с** и затоа допишал *(sic!)* ; ~ *тојнака как виде, така без кабахат да са утепуват, рече да му чини една хубавина та извади от торбата му три-четри комати, кладе на пăтју, и си собраха сичките мрафки на л'абот, и он ги зема на скутот* [V,PM,96]; ~ *и на чеса́ пуду́ ти́хан вја́тар, ју́ди са сви́ха сас вја́тар. И са еви́ еди́н ч'ул'ак сас си́ф ко́н, јоти́де при мо́мите и си пу́сна рака́та фа́ти хубава́та мо́ма, и е дигна́ та е кладје́ на ко́не на ску́та си* [V,PM,259]; 2. 'преден дел од женска облека, од стомакот до колената' ~ *"јазека си имам, [и татко и мајка, [и девит милни братја. [Тебе ак та видат, [море врашко чедо, [ќи та прават, џанум, [парче пу парче" ["Така ак ма прават, [мори, малој моме, [ти да ме субериш, [уф твојте скути"* [ТГ,102]; ~ *си засука Ванѓелина скути ем ракаве, [си замеси Ванѓелина два чиста кулака, [оти ќоде Ванѓелина јуф мајка на госте, [Ванѓелина, леле џанум, в татко на поврнич* (прва посета на младите сопружници кај родителите на младата невеста) [ТГ,40]; значењето 2. на зборот **скут** го сретнавме и во описот на следниов обичај: спроти празникот *Руса среда* во минатото се практивало ова: домаќинката ќе земе *у скут немирено* (не е важно

колку) бело просо и *ки гу прасеје* сиот двор и ќе помине околу куќата зборувајќи: *"Кога душмајне ду зрно воја просо ки гу суберат, тоги и касмет да ни праземат!"* [ТГ,64].

**скуфа́јќ** m 'детска капа' [MS,s,103].

**скӑбри́ца** f, zool. Skomber kombrus 1. 'мала морска риба со вретеновидно тело' [СК,335]; 2. fig. 'слаба, сува, често и лоша жена' ~ *та́а Те́на тӑква́-ј, али́с скӑбри́ца* [ПК,2-(Грам),102].

**скӑлке*** pf 1. 'со удар направи нешто на парчиња' ~ *ми, има ле́пче, и́ма лу́кче, и́ма си́рӑнце – кој шо и́ме! И ќи зӑфа́тме да̣ жени́јме. Пу рӑчо́кут ќи пуле́гнӑт ма́лце. На́пкумта ќи до́е пӑ ќи ужи́нӑват. Иќинди́а. Ќи скӑ́лкӑт лук уф уће́т и ќи ужи́нӑт* [ИГ,119]; – сп. кога парче месо со чукање со *сатар* (вид секирче) ќе се стори ситно, како мелено, – *ки се склӑке за ќуфте или за дулма или за сарма* [ТГ,219]; 2. 'сотре, уништи'; сп. топ. **Скӑлваниjа Чинар** 'ниви и чешма' (сп.: **скӑлван** = скршен, **чинар** = јавор)' во регијата на с. Вӑлково, Драмско [ЛИ,Ми...,-194]; – во текстот што следува значењето е фигуративно: неколку дена пред празникот во куќата се гледа голема раздвиженост, дури повеќе отколку за *Бужиќ*. Куќата се чисти, патосот се мачка со специјална земја, ѕидовите *са прскат* (се варосуваат) сите се растрчани, *"да са склӑкат"* (= да се утепаат од работа) [ТГ,208]; 3. изр.: **у-ава́н до скӑ́лцииш** (= се кажува за некој што заслужува строга казна) ~ *шо́ ло́шо де́те-ј то́о, у-ава́н до-скӑ́лциш-еј, а́ма шо́-ќ му-пра́виш* [ПК,2(Гӑр),203]; сп. и клетва: **град да те склӑке** (= град да те удри и да те уништи) [ТГ,320].

**скӑмпа́рин** (и: **скӑмп'а́рин**) m 'тој што не сака да троши многу, скржавец' [MS,s,103].

**скӑмпи́ја** (и: **скӑмпутӑ́ја**) f 'кога работите се продаваат скапо' [MS,s,103] – пример со остатоци од назалниот изговор; и: **скапиа** ~ *му веле на уфчарут: "Ајде пубратиме, сега нимо сак'и пари за житто, ами на кило двеста офци да сак'иш, пак да си натамамиш офците!" Са чини една зла скапиа, фатиа уфчарето да идат за жито* [V,PM,294]; ~ *риче́: Исти́на ве́л'ам на ва́с, шо ни́кој профи́тин не́ ị а́рин уф не́гувуто се́ло... ду́ри си чини́л гуле́м скӑпи́ја на сӑ́та зе́мн'а* [MV,K,281]; ~ *да ка си загуби́ има́нјото, си чини́ скапи́а но́гу на то́а се́ло, и он фати́ да угладну́а; и си ути́ди, си глави́ на иде́н ут то́а се́ло* [MV,K,281].

**скӑндӑле́суве** impf 'расипува нешто, го прави негодно за употреба' [СК,335].

**скӑп** adj 'нешто што има висока цена' ~ *и Ла́зар и о́н бе́ши иде́н су не́гу и дру́зи шо се́диа. Мари́а па а зе́ идно́ чире́к* (четвртина) *ми́ру мирусли́в, но́гу скӑ́пу и али́з* (вистински), *измажа́ на но́зити Ису-сов-а, и а бриши́ла су ко́сата ут гла́ва на но́зите, и ку́ќата си миру-сува́ла ут ми́ру мируди́а* [MV,K,281]; ~ *Л'у от мӑ́ра час се́тника отвори си учи́те и прогледна́ на гори кӑде́ дӑ́рвоту и кога́ виде́ ха́рно, дӑ́рвоту е би́ло храло́по, хем е било пӑ́лно сос драгоце́ни и млогу скӑ́пи ка́мини* [V,PM,7]; ~ *ụ на мо́јта гуди́на мло́гу би́ш'и скӑ́мпу браш'но́ту* [MS,t,87]; ~ *на иди́ну ж'ина́та-му пурӑ́нч'ува: е́да ни гл'е́даш', мӑ́нụ'и, мло́гу скӑ́мпа ѓулн'у́к, у́тр'ạ за сӑ на́јди по́скӑмпаи* [MS,t,47] – во контекстот има уште една потврда

дека во овие говори родот не функционира; имено именката е од машки, а определбата од женски род: **скӑ́мпа ѓули'ук;** уште: **скӑ́мпа ш'ик'ép;** 2. fig.: ~ *нéгувјо маабéт е скӑ́п* (се кажува за некој што малку зборува) [ПК,2(Гӑр),103]; 3. adv 'многу' ~ *é, сéга, ќи-ми-прóдáш мéн, ричé, тáти. Нé бре-сúнку, ид-нó дéте úмӑм. Нé! Ќи-ми-прудáш, ричé, áма скӑ́пи пáри ќи-сáкӑш, нóгу пáри. Дóброо! Тáтку-му гу-зéва, гу-изваѓа нӑ-пӑзáро* [ВЕв(Кор),303].

**скӑп ка́мин*** m 'скапоцен (драгоцен) камен, се користи како украс' ~ *н'áкој врјáме имáло едúн млóгу богáт човéк и бил цифаирџúа, санким и продáвал млóгу скӑ́пи кáмини. И кату му са собрá млó-гу стóка, úскаши да га продáди* [V,PM,26]; ~ *мéнцуту* (месото) *и скӑ́мпу* – остаток од назализмот [ПсС(З),67]; ~ *и кату уздравјала, фати да му вели на човека: "ох брате, това добро, што ми стори ти на меника, ела, што сакаш от морету да ти дам: злату или млогу скӑпи камини!"* [V,PM,100].

**скӑпо** adv 'кога нешто се продава скапо, за многу пари' ~ *"Штó из-луви́ сúнко?" Дéтто кажá: "Рúби-чка фатúх, скӑ́по га-прудадéх. Брáшно купúх, мáмо, сóл' купúх и устáнӑлите пáри ги-дунсéх"* [ВК,-281] – во текстот се забележува архаична употреба на партиципот (л–фор.) **устáнӑлите** (место гл. придавка 'останатите'); ~ *и речé сам на сéбе си: "еј Бóжи, тáтко ми знáиши, оти јáзе ки западнáм от ýмот ми и затовá га искри тукá нéтри áф товá дáрву... áли понéже јáзе сегá ки ги зéмам та ке да úдам на дрýго мéсто, да ги продáм по-скӑ́по"* [V,PM,8] – употреба на адверсативниот сврзник **али** наместо 'ама' **(али понеже јазе сега ки ги земам).**

**скӑ́ржуф** adj 'тој што не сака да троши, стиснат' [СК,335].

**Скӑрка** top. 'непроодно место, "планинско грло" ', сп. **Равната Скӑрка** 'дол и високо карпесто плато' во реонот на Клепушна, Зилјаховско. Ј. Иванов го поврзува со стсл. кръкъ 'врат, шија', познат во повеќе слов. јазици [ЛИ,Ми...,194]; остаток од односниов архаизам запишавме во струмичкиот говор во формата: **на кркач** 'кога мало дете се става да седне на вратот на тој што го носи'.

**скӑрлуши́на** f 'скрлушки' (со кои ди-шат рибите) [ПК,2(17)]; во Дојранско запишавме: **скӑрлýшки** [ПД,128].

**скӑ́рна** f 1.'нечистотија' ~ *скӑ́рна ут ýш'и; ж'ӑ́лта (ж'лӑ́та) скӑ́рна* [MS,s,103]; ~ *гнӑ́сно шо сӑ-нӑ-фáште нӑ-кóжта уд-гóре нӑ-чу-вéк, уд нечистутúи* [ПД,132]; ~ *јáкта адúн прӑ́с скӑ́рна ти фӑтúла* [ПК,2(Гӑр),103]; 2. fig.: 'обраќање со негативна конотација' ~ *дóл кавáзину ја гóни ут пóртата: "б'áгај уттýк скӑ́рн'у!"* [MS,t,24] – заглавниот збор (**скӑ́рна**) претстава архаизам.

**скӑрнил'áф** adj – в. **скӑ́рнуф** ~ *гӑ́би ќи-фáтӑт дӑ-ти-рáстӑт пу-тéбе* [ПК,2(Гӑр),103].

**скӑ́рничка** f, dem. 1. – в. **скӑ́рна;** 2. fig. 'малку пари со мака спечалени' [ПК,2(Гӑр),177].

**скӑ́рнуф** adj 'нечист' ~ *тóо нáшјоо стáр нóго скӑ́рнуф óде;* во бугарскиот јазик освен 'нечист' значи и : 'оној што не јаде сè'; сп. стсл. скьрънавъ 'гнасен' [ПК,2(13)]; во Речникот од Малецки: **скӑ́рнаф** [MS,s,103].

**скăршéн*** adj 1. 'кога нешто со удар, односно со притисок е направено на делови' ~ *прáвăт брáк. А-зéва тá чýпăта. Нăвéчирта ќи-лéгнăт. Имáло висóки пóрти цáрут. И-óде éлинут дă-рóпа пу-сéстрă-му. Рóпа, рóпа – ă-скăршýва пóртта, си-óде. Стăнýвăт нăрáнто – пóртта скăршéна* [ДК(Ран),125]; ~ *и му вéле: "Йнă крýша úма тýка. Нé зăстăнýвăме дă-јáдиме тró крýши?" – "Ма áјде, вéле, дă-зăстáниме". Зăпúрăт тáму. Сéа кóј ќи-сă-кáче? Пá слéпјут, крúвјут нă-мóже, скăршéна нóга* [ДК(Трем),136] – уште една потврда за присутните балканизми во овие говори: прашална реченица без партикулата **ли: Нé зăстăнýвăме дă јáдиме**? (Нема ли да застаниме?; 2. изр.: **нијднă скăршенă гăрцка не знаат** (= не знаат грчки ниту збор) ~ *нијднă женă и повичкиту мăжă нијднă скăршенă гăрцка не знаат ут шо колко за да му сă бијăт пезă* (го исмеваат), *на истинцките Гăрци знаат да речăт: кшеро меро – ама па биле Гăрци оти "мајатă" му била гăрцкă* [МЕ(Р),82]; **нема пара скăршена** (= нема никакви финансии) ~ *тогáс гимиџúата му вéли: "áди, јáзе зá душáта ми ти искарáх* (доведов) *дур тýка! Тýку úмаш л'áп? Аку нéмаш да ти дáм". – "Нéмам господúне, ниту л'áп, нúту пáра скаршéна"* [V,РМ,151] – во контекстот имаме уште една прашална реченица без партикулата **ли (дали): (тýку) úмаш л'áп?**

**скăршéни*** n 'кршење' ~ *па вúи кажýваа шо видóа на пăтот, да как сą пузнаjá на скąршéнито на лéпот* [MV,K,253] – во текстот прави впечаток присуството на гл. именка од перфективен глагол: **на скąршéнито на лéпот** – за ова в. во граматичкиот дел; втората особеност е фонетска – обезвучената согласка во финална позиција останува и кога фонетските околности се изменети, сп. **лéпот** (м. 'лебот').

**скăрши*** pf 1. 'нешто што било цело, го стори на делови' ~ *как јадоха, фăрли един кокал едноту дете, скарши џамут. Кату си скарши џамут, блăсна слăнцету нетри аф кулата. Децата кату гу видоха слăнцету, сакаха да гу фатјат* [V,РМ,50]; ~ *си-грéде уд-рăбóта, стáпу стóе тýка; жéнта си лéже; рýчук нé нăпрăвéно; вóда нé нăпăлнéто... Сăти рăбóти стóăт. Ни смитéно. "Сéга, му-вéле, дă-знáјш: ќи-тă-скăршăм уд-нă-жéнта-ми гăзу"* [ДК(Паљ),124]; ~ *истум приближиле, фатил Предлозан да му веле: "Аз сум Предлозан. Видиш, ка та дунесех пред царут?". Тоги Алате са чинил ветăр, скăршил колта, напкум фатил, утепал царут су сè аскер и са пикнал уф една дупка* [V,РМ,273]; ~ *и утúшąл да си нокјáва су нúх. Да чýнки сą прибрá су нúх, а зé лéпот и благосовú, да и скąршú и дадé на нúх* [MV,K,253] – за случаите кога промената (обезвучувањето) на финалниот **глас** се задржува и кога фонетските околности се изменети в. во заглавната единица **скąршéни**; ~ *викна биќар, продвикна: ["Бре стој, моме, пучекај, [да ти стомни пуносам, [да ти рамо улекне". [Спрсна мома да беге, [и он спрсна пу неја. – [Свал'уваќи стомната, [зилен прстан са скрши, [викна мома да плаќе* [ТГ,368]; 2. 'откине парче' ~ *дéцта, димéк глáдни сă, ќи-пумúнат, ќи-зăмúнат, ќи-си-скăршат лéпче* [ПК2(Гăр),187]; 3. изр.: **ăмă ја скăрши му гу сăл тро кефут!** (= не дај Боже да се спротивставиш на посилниот!) ~ *и тăка силјанинут ăј бурчлијă дă рăботе*

*не сăл зă бегут, ами и зă негувут субашă. Субашта нема ак нă ништу повикјă, ăмă ја скăрши му гу сăл тро кефут, дă видиш тогăј колку пари чинă* [МЕ(Р),90]; со блиско значење: **дă-му-скăрше атăро** (= да не му ги исполни желбите, да го повреди) ~ *тáа нă-уфчáро, нă-брáто му-рéкла: "ác сáкум тúă кутрúнта дă-ј дукáриш, ди-ј-пумилýм, мáлко, ич нé сум ги-пумилувáла". Тóо нă-мужéл дă-ј-скăрше атăро, óде дă-зúме лéп и кутрúнта и закáрăве* [ПК,2-(Мор)228]; **ќ скршил кокалето** (= ја изнатепал) ~ *не знала оти мăжо ќ вечеро ќ скршил кокалето, а само га болели плешчите, та ќ се чинувало оти от топлото вино га болели; та за то на друшките си им велела: "Ним да пијте топло вино, заре от топло вино кокале бол'ат"* [ШГ,5(418)]; **скршејте му на воја враг ногата** (= да го оневозможите ѓаволот, нека не прави лошо); – сп.: кога се распаѓа семејството, кога се врши поделба на имотот меѓу браќата, луѓето што се викнати како сведоци (*коџабашијата* - кметот, *азите* - одборници и роднини), прво ќе се обидат да ги смират, да останат заедно браќата со зборовите: "*Скршејте му на воја враг ногата, смирејт-се*" [ТГ,292]; клетва: **скрши си врато** (= бегај од овде, да те нема) [ТГ,319]; ~ *Мома му вéли – гóри: ["Кó си ргéн, постój, чáкај, [да ти дáм кăтка мăшана, [кó си жéнен, глéндај си пăнт'о, [глéндај си пăнт'о, скрăши си врáто!"* [ЛС(К), ...].

**скăршýва** impf 1. – в. **скăрши** ~ *прáвăт брáк. А-зéва тá чýпăта. Нăвéчирта ќи-лéгнăт. Имáло висóки пóрти џáрут. И-óде éлинут дă-рóпа пусéстрă-му. Рóпа, рóпа – ă-скăршýва пóртта, си-óде* [ДК(Ран),125]; ~ *рéкăл: "Сéга, вó ќýпут ќи-м-гу-кáчте на-гláфта и ќи-мáнте удузáдин суидúн стáп, тúе шо-ќи-пáднăт придмéн са-мóи, тúе шо-ќи-пáднăт затмéн са-вáши". Мáн су-идúн стáп, са-скăршýве* [ВМ(Зб),321]; 2. изр.: **атăр не скршуве** (= ги исполнува желбите на другите) ~ *што си веле ем гуворе Попово Јуванче: ["Ванѓелино, Ванѓелино моја прво л'убо' [да ми викниш една песна, Ванѓелино, мори, [малце речувита џанум, ного гласувита; [ белким дремка, Ванѓелино, ки размине, мори". [Ванѓелина атрџијка, атр не скршуве* [ТГ,40].

**скăта** impf 'се движи бесцелно, скита' ~ *кој пăта, ни скăта* (= тој што пита, не скита); сп. – ы › ă [ПсС(З) 64]; и: **скúта** ~ *е, тó бугáтју сè су-бугáти л'ýѓа. Сирумáу су-дéџăта пúта, скúта, зăкăрпéно... Су-зéле, су-трéва и-рáсте дéџăта. Нă-бугáтју му-вилéле: "Брáт брáт нé рáне – тéшко тó шу-гу-нéма!"* [ДК(Ем),152].

**слаб** adj, 1. opp. на 'дебел' ~ *имаши един јунак, името му беши Грујо Шкиндерлиа. Тојнака беши млогу слаб на снагата, но имаши живо сăрце... един човек му и псул мајката, и тој един јумрук и му извади душата* [V,PM,76]; ~ *нá џáрчината твóја úма сиромáси и богáти, штото сúчки плáштат една даванúна; штото не трéбува такá да чúниш, зашто кату слáбите добúџи са и сиромáситу* [V,PM,115]; ~ *е, прăвúла никóлку дéна тáка и му-рéкла вáа зингúнăта: "Мăри жéно, мóјте дéџа úма шó дă-јáдăт а слáби сă, тфóјте дéџа нéма шó дă-јáдăт а јáки-сă"* [ДК(Ран)126]; 2. 'немоќен' ~ *"Е, му-вéле, сéга*

*дă-мă-зăне́ш ри́би дă-фа́тăм", му ве́ле. – "Е, нă-те́бе, му-ве́ле, ину-ќу́п* (глинен сад) *ќи-ти-вăрзăм. Ти си ја́к, мăкниш ри́би, ја́ска сла́ба сум, ле́јка, а́ма нă-мо́ш дă-ба́рăм* (одам), *му-ве́ле, ќи-мă-ка́чиш нă-пле́штите"* [ДК(Лип),118]; ~ *вăрве́ли и дру́зи ко́ли, а́ма по́-ја́ки сă-би́ли дуби́цте зе́ре, пумина́л'-а ре́кта. То́ сла́п, ко́јнчăто, мăле́нко о́ти о-зăмута́ла во́та, уткăра́ла-гу нă-не́ко ќо́ше та́м* [ПК,2(Мор),220] – во контекстот имаме уште еден случај на несоодветна конгруенција: именката во ср., а атрибутот во м. род: **то́ сла́п, ко́јнчăто**; 3. 'со лош квалитет' ~ *ту́ка ти́ą ни́ви сă-сла́би зă-ста́ро. Ла́ни шо́ ста́ро искăра́ме. Ва́а гуди́на нă-мужа́а дă-се́ат, су́ша би́ше. Ич нă-мужа́а ста́ричко дă-се́ат* [ПК,2(Иц),288]; ~ *това́ не́шту е от чини́ца зăрно: от такв́а чини́ца јадја́хми ни́а, та затова́ живу́вами то́лко году́ни. Та затова́ сега́, ко́лко чини́чиното зăр-но са чи́ни сла́бо, то́лко и чове́-ците са чи́нат сла́би и́ живу́ват по-мăра годи́ни* [V,PM,119]; ~ *та́-ј зна́чи укăпа́ла сна́га, крăфта сла́ба, ја́динто сла́бо и се нăма́-л'уве чуве́к уф-те́лто, куве́т не́ма. Зăшо́ ста́рте ус-ста́пче сă-пут-пи́рат. Ста́пчто но́го пума́ге нă-чуве́к* [ПК,2(Грам),241].

**сла́бо** adv 'малку' ~ *се́лто, де́ка-ј ста́рто се́ло ни́што не́ма нăпра́-вăно. Се́а де́ка-ј, сѐ-ј се́лто нăво́нка, пу-кăро. Сѐ пу-кра́јо кăшти, гăрчки кăшти. На́ши, ти-ка́жум сла́бо и́ма. Да́ли и́ма двă-три́ кăшти ста́ро Мура́рци. Са́мо адна́ же́на најде́ме та́м уд-на́ште, шо зна́а на́шо дă-гуво́ре* [ПК,2(Мор),217]; ~ *а́ма скăра́а се Буга́рто и Гăрците зă-Со́лун. Стипа́а сă-та́м. Буга́рска во́јска не́мше, сла́бо нă-Со́лун, да́л' и́мше а́дна диви́за. И Гăрците це́ла дăржа́ва ка́ пудбра́а, пучна́а ти́ă то́пуве дă-пу́кат уф-се́лта, зăпа́л'увăт се́дбите, жи́тта* [ПК,2-(Мор),218].

**Сла́ва*** 'ж. л. име запишано во Кукушко' ~ *Го́це Де́лчуф сѐ уф на́-што се́ло и́јше. Па́ ни́ą ќи-го́т-виме, ќи-ј-прăче́кме, па́ ќи-сј-о́де. Та́тко па́ ќи-ре́че: "Ајде Сла́во, ти́ сја́а ќи-до́јш ус-на́ска". Ас рă-ци сти́скум, ме-ј-стра́х. Дибе́јќи, дибе́јќи ќ-о-но́сме па́ нă-Кăли́нуво* [ВК(Мал),289]; в. **Славка**.

**сла́ва** f 'признание, репутација, кога некој е окружен со почести' ~ *и така́ Го́спот гу милу́ваши, и кога́ да про́сиши не́што от Бо́га, му да́ваши на не́говите рăци. Умрја́ бра́товата му же́на и га закопа́ сос мло́гу сла́ва и елванли́к* [V,PM,16]; ~ *си́чките ги земаха, ги закара́ха а́ф гра́дот, и кога́ чу́ха граждаа́ните, ча то́ј ги утепа́ хајду́тите, не́маха сос ко́ја сла́ва да гу сла́вјат* [V,PM,22]; ~ *ама Бог кога сака един човек да гу чини, да приима или царчина или друга слава, колку душмани да има, пак не могат ништу да му чинат* [V,PM,74]; ~ *и Сло́ва са чини́ сна́га, да са варша́ су на́с; да му видо́ми сла́вата, сла́ва кату́ саморо́ден ут Та́тко, пăлни да́р и исти́на* [MV,K,251]; ~ *тогас та-тку му му вели: "ми синку, хож-даш, бари татку ти сос тебика да си радува!" Тојнака му вели на татка му: "тате, јазика ем ки идам, ем умдисам на Бога да са вăрнам сос млогу слава"* [V,P-M,51]. Во контекстот прави впечаток изразувањето на негираниот императив со грчката честичка но глаголот оди со наставките за презент, не за императив: *му вели:"ми синку, хождаш"*.

**сл'áва** impf 1. 'излегува' ~ *и сл'áва тój ут думá; андúс да пój на театрут сă пукáш'та гóр'ą на бр'ąстó;* 2. 'се симнува' ~ *гу jáхнува кóн'у, врăтнува кл'ýч'у, прул'éтнува утáм, си утúва прáв'ą на цáрувáта мóма. На двóру кундúсува и сл'áва ут кóн'у* [MS,t,21]; и: **слева** ~ *и вéли на нéгу: Истúна, истúна вéл'ам на вáс: ут сéа нáка ки вúдити на нéбито утворéна, и Ангели Господинцки да си качýат и да слéват нáврąс Човéшноу Сúн* [MV,K,302]; ~ *на вúи лéжија нóго л'ýди бóлни, слéпи, крúви, сýи, фатéни, шо чéка вóдата да си разúграши. Чýнки Ангелот слéваши на врéмито на Ка..., да си стрéсиши вóдата* [MV,K,255]; ~ *на вúи лéжија нóго л'ýди бóлни, слéпи, крúви, сýи, фатéни, шо чéка вóдата да си разúграши. Чýнки Ангелот слéваши на врéмито на Ка..., да си стрéсиши вóдата* [MV,K,255]; 3. – **(са)*** ~ *рекăл: "Вăрзајте ме сус една ортома, пуштејте ме уф дупката и, кога ки а дрăснум, да ма искарите!" Го пуштиле сус една ортома. Ка са слевал, ка са слевал, дăрснал ортомата, го извадиле* [V,PM,271]; 4 'топи' (пр. маст) [СК,335]; 5. изр.: **сă ни сл'áва нá-глава** (= не може човек да те надмудри) ~ *вúд'ą, ч'ą сăс паш'áта сă ни сл'áва нáглава и му вилú: éна т'éб'ą ланнџ'á ни станýва, за ти кáж'а на úстинаú* [MS,t,48]; сп. **исл'áва**..

**славен*** adj 1. 'тој што има, што заслужил почести'; 2. 'нешто што изразува почит, слава' (во случајот песна) ~ *това кату рече самовилин син, заедноч зема мегдан и прискокна три пăтја от кал'ата. Кату видоха така сичките свадбари, фатиха сос голем и велико глąс да пејат славна песма* [V,PM,61].

**славенцки*** adj 'нешто што се однесува на Словените' ~ *"Славенцкуту" имă на полјту ки му бида "Сланица" и во имă ки бишă за сăто полја дур на морјту и дур ду Ембимбо, оти колко повичкја ода чувек ут зајдислăнцă узгурнинта на земјатă-ј се по-сулена и се повикја се стрекја цеки* (sic!) *лăскави ут сол'та шо е на них* [МЕ(Р),75]; ~ *гăрчќо: пóп дăржáл цăрква в-Алéксуво, áма гулéмците нăдгувурúли, рéкли: "Изгунéјтј-о: гăрчќо: пóп, ќитýриме слувéнски пóп". Фáјкăт адна сăбáјлин, н-един Вилúдин, гăрчќо: пóп дăрже цăрква, м-упúнат ќутéкут* [ПК,2(Крец),306].

**слáви*** impf 'оддава почит' ~ *от млóгу мýндр што беши, цáрјут гу земá сос нéгу аф еднá трапéза, јадјáха кату брáтќа, му чини дрéхи хáрни, гу úмаши млóгу на севдá, и тóј са благодарú мóшни сос цáрјут и слáвиши Бóга* [V,PM,9]; ~ *на тóа врéми, раскрąнé Исус óчите му на нéбито, и ричé: Тáтко си наближú врéмито; слáвај си на Сúн ти, и тфóјо сúн да ти слáви* [MV,K,260]; ~ *аф тéмнуту дојдé дрýг едúн човéк, гу здигнá от гимúата душмáнинот и гу удрú нéтри аф морéту; и си одавú аф водáта. И таќá кáк видéха гимиџúиту, сúчки слáвјаха Гóспода* [V,PM,24]; ~ *и кá кинисáле да си отидóа, си чистúле (сą лекувáле). Илим идéнјут ут нúх, кá видé шо си лекувá, си вąрнá и му слáвиши на Бóга су гулéм глáс* [MV,K,260]; ~ *сúчките ги земáха, ги закарáха áф грáдот, и когá чýха граждáните, ча тóј ги утепá хајдýтите, нéмаха сос кóја слáва да гу слáвјат* [V,PM,22].

**Славка** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско [ТГ,115].

**славословúи*** impf 'искажува почит и слава (кон Бога)' ~ *сиромахот, кату виде тaкá, млóгу си благодари и славослóвиши Бога за тaкóв кăсмéт, што му е дáл на нéгу. Сиромáхот ги земá парúте, отúде на домá му* [V,PM,13].

**слáвур** m, zool., Luscinia megarhynchos 'мала птица со многу пријатен глас – славеј' [MS,s,104].

**слáвурч'ạ** n, dem., в. **слáвур** [MS,s,-104]; во Дојранско запишавме: **слăвýрче** [ПД,130].

**слáга** impf 1. 'одговара' ~ *Слајнцата узгора ут друмут ногу-ј помалечка ут та шо ја уздолу уд друмут. Рамнината шо се прифăрлја узгора ут друмут кăда Вардар и не слага за то, на шо му велиме нија "полјто"* [ME(P),70]; 2. – **(сă)** 'се сложува, убаво соработува' ~ *нúа сме брăтăнúци* (брат само по еден од родителите), *áма нóго сăслáгме* [ПК2(Мут),25] ~ *aj-нá ќúси-сọбéрạт. "Пóпе, мóл'ạ-ти, áс фчéрạ жнијá и нé ми-си-сọбрáни снóпитọ". Знáј пóпо óт нé се-слáгạ сéлọ, сè ќе-úмạ н'áштọ прéчкạ н'áкọј* [ЛС(К)120] – со зборoформата **село** се покрива значењето 'селани'; 3. 'смета'~ *зарди шо му-ј парталут* (носијата) *на пустулејна* (жител на с. Постол) *иден* (еднаков) *со куфалџкјут, бузечкјут, питровџкјут и на друјсте села удвăда уд Вардар (ут кăд Постол) и нашто село га слагат за уд Вардаријата* [ME(P),72]; ~ *идну-врéме му рéкăл: "Нивéсто, дạ ми-дóјнсиш идин-ќýп". Зéле тúе гу-зăкăрáле, сè. Слăгáл тáки-ј-кл́аде тúе пáрте у-тó ќýпут. В ó, дạ-прóстиш, сă-мучáл у-тó ќýпут унăтре* [ВМ(Цăр),321]; 4. 'планира, има замисла' ~ *слáгум и éс дă дóм* [CK,335].

**сл'ăзи** pf 1. 'се симна' – в. **сл'áва** ~ *и дóјди тáм пукрáј инсáну и сл'áзи ут кóн'у* [MS,t,59]; ~ *и сл'ăзи бóлу, си јáхна кóн'ч'ạту* [MS,t,21]; ~ *гу устáви кóн'у удгóр'ạ на бр'ạ стó и сл'áзи тóј на зим'áта* [MS-t,20]; ~ *си прул'éтнува утáм и кáрат, кáрат, з'éха млóгу пăнт'* , *алá замрăзнаха на пăнтó и сл'áзуха на инá гóра* [MS,t,23]; и: **слезе (са)*** ~ *флегал средн'ут, и он са уплашил, дăрснал ортомата, го извадиле. Флегал малечќут, са слизел дур доло; најдел една врата, а отворил, нашал една мома; отворил друга врата, нашал друга мома* [V,PM,271]; ~ *сичката праматиа им останала под дрвото, а двата брате си слезели и си га разделили брацки. Малкио зел за себе си колкото тимен имало, а другото оставил на брат му* [ШК,5(420)]; ~ *рекăл орăлут: Ја едно дете на воа дăрвото, оно нека ни гу деле!". Дефут му рекăл: "Слеете доло бре дете!" – "Не са слевум, ке ма изедиш!"* [V,PM,294]; ~ *ричé на нéго бóлниот: Афéндо, човéк нéмам, кóга ки сă стрéси вóдата, да ми кл́ади на Кол...; дýр да си óдам јас, друѓ при мéне слéгạл* [MV,K,255]; 2. 'излезе' ~ *и как úш'тиш'и да сл'ăзи ут пóртата ут вăнк, сă тýрна ут пóртата уд гóр'ạ с'é мáламу на врăх мумáта* [MS,t,63]; ~ *амá д'ăт'ạту стáна кувитлúја, гу пăхна кáмин'у и сл'áзуха вăнк* [MS,t,16]; ~ *... ги накáра цáр'у, стóр'ạха идúн будрýм "лавúринту".За да фл'áзи ч'ув'ăк, сăс кулáј фл'áваш'и, алá за да сл'ăзи, ни мóж'иш'и да нáј пăнт'* [MS,t,58]; 3. изр.: **д'é за сл'ăзи тас**

**ра́бута!** (= како ќе заврши сето тоа) ~ *си вили́ сӑс умо́: е́ч'ӑј да ви́дими, д'е́ за сл'а́зи тас ра́бута!и́* [MS,t,22]; **сле́зи о́гин ут не́бито** (= удри гром) ~ *ка́к виде́ле Учени́ците Ја́ков и И..., ре́кле: Афе́ндо, са́каш да ре́чими да сле́зи о́гин ут не́бито, да му изго́ри на ни́х, кату́ как чини́л и Или́а* [MV,K,329].

**Слајнца** top. 'име на место во Еницевардарско, во близина на Пела' (— *Имито "Слајнцата" кажува оти е на солј* [ME(P)75]); ~ *полјту пӑ шо е мигју Берцките, Негушките, В одинцките планини, Пајик–планина, Пазар и блатто, му велјат "Слајнцӑтӑ"* [ME(P)74]; ~ *на угри-слӑнца и на зајди-слӑнца ут негу има цел ред ридишта и долишта шо се свӑршуват уд идна страна су вардарцкото поле ут друга страна су Слајнцата* [ME(P),70]; ~ *Слајнцата узгора ут друмут ногу-ј помалечка ут та шо ја уздолу уд друмут. Рамнината шо се прифӑрлја узгора ут друмут му се велја "Вардарцкото Поле" или сӑлдӑ "Вардарија"* [ME(P),70].

**сла́ма** f 'остатоци од житното класје откако ќе се одделат зрната'; ~ *му-вели: "Ето, го гледаш тоа човек, шчо седе во ќошето? – Ќи ти биде стопанин; работа ќи ти биди – ќи ореш, и ќи теглеш кола; а јаден'то ќи ти биде трева и слама"* [ШВ,5(399)]; ~ *ќи-ста́ними, мла́ди нив'а́сти, дивојки, ка̣ј на́шта кӑшта. И ќи-зе́мими сла́ма̣. Ва̣рша́јми то́га̣ј на̣-варши́ло̣ сла́ма̣. И ќи-на̣ре́дими о́ко̣лу сла́ма̣, и ќи-за̣ па́лими* [ЛС(К),135]; ~ *а́дин фӑндӑк и́ма два̣на́јсе о́ки: дунце́х а́јн фӑндӑк се́но, јо́нца, сла́ма* [ПК,2(АЌ),126]; ~ *Сра́шна̣ ра̣бо́та̣ д'а́те!..:* (автентични сеќавања – станува збор за егзодусот на Македонците од Серско). *Оста̣на́-ни та́м ро́дна̣та̣ ни га̣рму́да̣ сӑс две́ кӑшти, пле́вна̣, ахӑр, е́сли, тӑрло̣, а̣мба́р, за̣зу́да̣н кла́дник* (бунар), *ца́лио̣ имо́т са̣с дво́ро̣, а̣вли́(ј)а̣та̣, ни́вите, о̣ста̣на́а иди́н на́са̣д о̣т смо́кви, ло́за̣, ви́тки, то̣по́ли, три́ ил'а́ди кило̣гра́ми чни́ца̣, ч'е́нка̣ уф-зӑрно̣ две́ ил'а́ди кило̣гра́ми, фа̣су́л' пе́нт стути́ни ки́ла̣, слама, сено, идна́ куби́ла̣, две́ кра́ви, чтири́ис и пе́нт о́фци...* – во текстот се забележуваат 2 граматички (фонетски) посебности: прво преглас на **а** во 'е' зад меки согласки: **если** (м. 'јасли'; појавата е позната и во соседниот кукушки говор), второ остатоци од назалниот изговор: **чтири́ис и пе́нт** [ДС-(Ч),168]; сп. **пл'а́ва** 'ситна слама' [MS,s,104].

**сла́мка** f, dem., 1. в. **слама** ~ *то́ пе́тлут у-буни́штто у-дво́рут ри́е су куко́шките сӑте. Ку́чито ле́же нӑ буни́штто. Пе́тлут ри́е и мурфӑрл'а сла́мки нӑт-ку́чито* [ДК-(Бош),138]; ~ *туга́ј ма́мо ме втре́се, [и не́ ме ве́ќе претре́се. [Ша́нко бре́ си́но, вујво́до; [де́вит си гуди́ни ка́к ле́жиш, [ма́јкини кле́тви да сти́гниш, [о́ште де́вит дӑ-ле́жиш; [нис пӑрстин дӑ-сӑ-пуми́иниш; [ут сла́мка дӑ-сӑ-супи́ниш* [ПК,2(Крец),316]; 2. fig. 'нешто мало, ништожно' ~ *не́мум чу́здо ни сла́мка* [ПК,2(Гӑр),182].

**сла́на** f 1. 'замрзната роса' ~ *сла́на па́жда* [MS,s,104];~ *ра́но сла́ната попа́дна, [прет са́ми де́н Илинден, [па́ ми попа́ри, попари, [сѐ по-по́лето тре́вата, [и по-го́рата шу́мата* [ПК,2(Мор),236]. ~ *утринта́ бишка́ринот стана́, гле́да би́шката па́к га не́ма, а́ма на ра́нината бе́ши падна́ло сла́на, и ка́к си о́зиши вӑжето пӑт направи́* [V,PM,116] –

иницијалното **в**– пред самогласката **о** во говорите од југоисточната периферија често се елидира, каков што е примерот од контекстот: **си ӧзиши ва̀жето** (м. 'си возиши'; такви се и примерите: **ọло́ве** (м. 'волове'), **удини́ца** (м. 'воденица') и др.; ~ *по́викету ја́з рабо́тех, и сега́, кату остаре́х ету по́вики, ме изгонѝ, ме оставѝ; ту́ка на снего́, на́ слана́та ки у́мрам от гладѝа; та́ не тре́бува илѝк да чи́ни чове́к* [V,PM,138]; ~ *ја́зе бе́х на́ едѝн дирминциѝа. Ђурде́ бе́х мла́т и врӑтја́х ка́минот да ме́ли водинѝцата, бе́х ха́рин, и ме зо́беа, и ме по́иха, и ме́ че́шеха, а́ма сега́ остарја́х, е́ту ме изваду́ха ту́ка на снего́ и на́ слана́та* [V,PM,138]; сп. ~ *усла́н'енту гро́зди* (грозје што го фатило слана) [MS,s,104]; 2. изр.: **сла́на о-пупа̣рѝ** 'кога човек изгледа лошо' ~ *шо́ биде́ ус-то́о чове́к, нӑ-адно́ш сӑ-јзминѝ кут-сла́на до-пупа̣рѝ* [ПК,2(Гӑр),171].

**сланѝна** f 'дебело, мрсно месо од свиња' [MS,s,104].

**сла̀п** (и: **слеп**) adj 1.'тој што не може да гледа, слеп' [MS,s,104]; ~ *един ден дедо Господ дујде пра една жена што ткајше платно, рече ѝ: "помож Бог" и а пита шо рабо-те. – "Дал' си слеп или ќорав па да видиш што работум. На́, уд тенки жици работи правум!" – удгувури она л'уто-л'уто* [ТГ,365]; ~ *бӑркаши некој човек да му го расипи алтунот, питаши тука-таму, та го и ч'ул един просик слеп та му вели: "што иштиш, господине, да расипиш?"* [V,PM188]; ~ *и на н'амата свешта дадоа, на неа свештата ѝ догорела, и рӑката ѝ фати да гори. Туку нивјастата пот покривалуту га вели: "мари ам аку си н'ама н'амичка, н'а си сл'апа сл'апичка"* [V,PM,72] – во текстот има нерегуларна употреба на кратк. зам. форма за прав предмет **га** наместо за неправ 'ѝ': **га вели** м. 'ѝ вели'; ~ *и така кату ходила три години цели, достигнаха до една страшна гора; таму најде две просици: единоју беши слеп, другио крив* [V,PM,91]; ~ *му пита́а Ученѝците не́гови, ем ве́л'ат: Дида́скале, ко́ј и гришѝ, во́а, илим та́ткото, или ма́јка му да си родѝ сле́п* [MV,K,258]; 2. изр. (посл.): **кога се чува, тога повики слеп си нахожда** (= кога човек не е одлучен може да направи поголеми грешки) ~ *и тојнака са чуваши млогу да гу не загуби кадрото. Но човек кога се чува, тога повики слеп си нахожда* [V,PM,52]; **бӑрзӑта (кўчка) сле́пи ро́ѓе** (= темелноста е важен предуслов за добар квалитет) [ПД,137].

**сл'апичка** adj, dem. – в. **сла̀п** ~ *га вели:"мари ам аку си н'ама н'амичка, н'а си сл'апа сл'апичка!" Тогас и тјанака отговори: "мари не самниту н'ама н'амичка, ниту сл'апа сл'апичка, туку за един лав, што сам рекал на царјут"* [V,PM-,72] – во текстот се забележува несоодветна конгруенција: субјектот е од ж. род, предикатот (л-фор.) од машки: **сл'апа... што сам рекал** – уште една потврда дека треба да се бара друго решение за случајот 'тој рекла', а не она што го дава Ј. Иванов и други по него; за ова в. во граматичкиот дел.

**сл'ас** (и: **шл'ас**) f(m), bot.: Malva silvestris 'растение слез' [MS,s,104].

**сла́тка*** f 'вид десерт' ~ *ва́а и упикӑса́ла, а тѝа не́-ӑ упикӑса́ле не́а кӑкфа́-е. И ва́ зе́ва уттáму тро́ сла́тки, му-ве́ле: "На́, кӑсните и вѝа тро́, ја́дите тро́!"* [ДК(Пал̂),120]; ~ *мӑшче́ӑта и та́ пудуе́нта ќе́рка,*

*мо́ре пу́л'ăт – та́ка-де. – "Пу́кни Пипила́шко! Ту́ до́ма се́диш. Ни́а кă-иде́ме, шо́ видо́ме... Шо́ има́ше иднă-ле́паaa! А ни-да́де и нă-на́с дă-ја́јме сла́тки"* [ДК(Паљ),121].

**сла́тка** (и: **слатук**) adj (кај Малецки формата за женски го покрива и машкиот род) 1. 'пријатен'; почесто за јадење, сп. *сла́тка ма́н'џ'а* (= убаво, пријатно јадење) [MS,s,104]; ~ *кога влезоха аф нетри, гледа човекот, некој* (никој) *човек таму нема, само една трапеза пăлна сос секакви слатки манџи и три кандила на врăх трапезата беха запалени, што свитјаха* [V,PM, 48]; ~ *јатрва си дојде: ["Јано, мила Јано, [ајде ел да ручме, [стиге те чикаме". [Што си веле Јана, [веле ем гуворе: ["Милна ми јатрво, [рачок нек ве слатук! [на мен не-м са јаде"* [ТГ,329]; ~ *кукуре́чо* (вид јадење од јагнешки цревца) *но́го заамéт* (работа) *и́ма, а́ма но́го-ј сла́тук* [ПК,2(Гăр),46]; ~ *си-ути́дух до́ма, растува́рих мага́риту, враза́х уло́иту, му-дадо́х мисирлắк да-ја́дат, ја́с сидна́х до́ма, са-наја́дух зе́лник, х'и́ч' не́ ми-би́ш'и сла́тук, зе́х мắра мле́кци, хапна́х* [ВБ(Нег),339]; ~ *вечерот, кога си дојде манжот и́, кладе жената софрата и кеноса на један сахан едната јарибица и бискaта и́ и го кладе саханот на софрата. Фати манжот от бискaта да јаде, му са виде мошне слатка* [V,PM,240]; сп. – речните риби (за разлика од **ѓолските - езерските**) во Гевгелиско ги викаат и *арни* или *слатки риби* [ТГ,391]; 2. 'мил' ~ *тјанака са почуди и му рече сос един слаток глас; "дај Бог добро, луду јуначе!" И гу пита: "как си дошел тинака тука? Јазе кату са ужених сос куумциата, некој* (м. 'никој') *не можа да стăпни аф нашта кăшта"* [V,PM,12].

**сла́тку** adv 'пријатно' ~ *то́јнака, кату ги најде́ алтắните, па́к ги зари́ на ме́стоту им, и заедно́ч здигнал ора́луту и си оти́де аф домá, без дa ка́жи ни́шту на же́ната му. Вечертá вечерја́ха ха́рно, си легна́ха, заспа́ха сла́тку* [V,PM,30].

**Слато** top. 'пасиште', во регијата на с. Хомондос, Серско; сп. во мак. стандард: **слатина** 'солена земја', стсл. **слатина** [ЈИ,Ми...194].

**слаха (са)*** pf 'се случи' ~ *а пак тре́тиа на́псо́вал на ца́рја ма́јката и ре́кăл: "Го́спот да ми даде́, а то ца́рјови́те пари́ ништă" И на но́зикана ч'ас сла́хал са та замино́ваше о(т) та́м ца́рја, като́ тивди́л и ги дочу́л* [V,PM,254]; ~ *и като́ навăрви́ло де́тето, на кра́ј касаба́та, сла́хал са едно́ ќосе́ да и́де от ло́ф, та му рекắл: "До́бра сре́шта". А де́тето ни му отгово́рило* [V,PM,256].

**сла́ч*** m(f) 'вкус, сладост' ~ *и́ч нă мо́жум дă рăзбе́рум сла́чут нă та́ ма́нџа* [СК,335]; ~ *пăпу́дăта-ј* (зрнесто растение) *кут-фăсу́л'о, жắлта-кăфја́ва-ј, не́ сă-нăва́руве и не́ма тăко́ф сла́ч кут-фăсу́л'о* [ПК,2(АЌ),95]; ~ *ка́ не́-сă си́те нă-со́фăрта, чи́нум не́ма сла́ч ја́динто* [ПК,2(Гăр),103].

**сла́ч'ава** (и: **сла́ч'ува**) f 'вкус, слач' ~ *бис сла́ч'ува* (нешто без вкус) [MS,s,104]; в. **слач**.

**слее (сă)** pf 1. 'се стопи' ~ *а-слија́ ли ма́ста? – А-слија́х, сă-слија́* [ПК,2-(Гăр),103]; ~ **ло́дус** *сă-ви́ке до́лн'о: ве́тар ќо ду́у уд-мо́рто; ду:на́ ло́дусо, сă-сл'ăја́ сне́го* [ПК,129]; 2. fig. 'кога човек ослабнува многу' ~ *бре́ то́о чуве́к сă-слија́, гу-ја́де не́каа те́шка бо́лис* [ПК,2(Крец),67].

**слѐен** adj 'кога нешто од тврда преминало во течна состојба' ~ *слѐена мас* (стопена маст) [ПД,119].

**слегне (са)*** pf 1. 'се симна' – в. **сл'ава** 2. ~ *Бог пуштувал едно пиле: връз чиа глава ки застанал, него гу клавале цар. Испаднал сăт град вонка да са моле. Са молиле, са молиле, ут неколко време напкум са слегло пилето, му застанало на главата на по-големјут брат* [V,PM,274]; ~ *приглидна́, да гу виде́, и му си ре́кал: За..., ба̑ргу сле́зи си; о́ти ва́ден ми и на ќу́ќата тфо́ја да до́јдам. И слизе́ та̣рчани́к, да гу прибра́ ра́досин* [MVK,30]; 2. изр.: **слигна́х туво́ро** (= се ослободив од обврските, од грижите) [ПК,2(Гăр),195].

**сле́два** impf 'треба' ~ *им ве́ле: "Слуша́јте де́ца, удеје́те дă-му-ка́жте нă-ца́ро: до́ктуро гу-излă'кува́л де́тто, дă-до́јде ус-пăјто́н, дă-нă-зи́ме. И дă-до́нсе це́л кусту́м и шо́ сă-сле́два зă-то́лко годи́шно* (дете)" [ПД,149].

**следи** impf 'оди по некого, го прати' ~ *и тој, кату човек са смами, му вели: "ба, братќа мои, и јазе хазир сам да ва следја: дека виа за* (ќе) *умрети, тамо и јаз"* [V,PM,179]; ~ *тогај кату чу това ониј човек, фатил послет да следи ониј просик, штото имал кривакот, та го ловјал белки пет-шест дни, дур да најди времја да му гу откради кривакот от ранката просицка* [V,PM,189] – во текстот има посебност во врска со редоследот – атрибутот е во постпозиција во однос на именката на која се однесува: **ранката просицка**.

**слезен** adj 'симнат' ~ *Ка́ ќе-а-зе́ва̣т мо́ма̣та... Ќе-а-до́нса̣т на-ца̑рква̣та, ќе-се-ва̑рна̣т – ќе-а-до́нса̣т на мо́мчето. Ќе-заста́не со̣с-ко́н'ут пут стре́а̣та на-вра́та̣та на-ќу́ќа̣та, и оште не-слезе́на от-ко́н'ут ќе-и-дару́ва сва́товето* [ВЕв(Бар),300]; в. **сл'ази**.

**сле́ка̣ви́ца̣** f 'помор' (на животни) ~ *мло́гу дуби́ци што́м са̣ за̣бо́ла̣т и по́чна̣т да уми́ра̣т, ви́ка̣ме сле́ка̣ви́ца̣ за̣фа́та̣* [ДС(Ч),141].

**слепец*** m 'тој што не гледа', в. **сла̑п** ~ *му вели: "ела да ти дам цела хазната и да не просити веки". И тојнака, кривоју, гу зема дервишинат гу закара* (однесе) *дури на онова место, та земал хазната и са ва̑рна на другаро му на слепецо сос много радост* [V,PM,92] – во текстот наместо предлогот 'кај', со проширено значење се среќава **на**: **са ва̑рна на другаро му**.

**слепо врапче** n, zool., Vesperugo noctula 'слеп миш, лилјак' [ДК(Лип),104].

**сле́пин** adj – в. **сла̑п** ~ *на то́а вре́ми, ка си наближи́ Исус на Је..., иде́н сле́пин си се́диши на па̑тот и про́сиши. Ка́ слуша́ сфе́т шо пуминуаа, пи́таши: Шо и ва гирулти́? Му кажа́а шо поминуа Исус На...* [MV,K,280] – во текстот имаме проширена употреба на суф. **-ин** : **сле́пин** (сп. уште: **голин** 'гол').

**сле́по ќу́тре** n, zool. 'вид животинче што живее под земја, прави ходници, поголемо од крт' ~ *сле́пто ќу́тре и о́н суби́ре зимуви́ште: кумпи́р, јабу́лки, о́н еј пуд-зе́мӑнта* [ПК,2(47].

**слепо̣тро́к** m 1. в. **сле́по ќу́тре** ; 2. 'новороденче, што уште не почнало да гледа'; 3. 'тој што мижурка кога гледа' (со негативна конотација) ~ *не́-о-гле́јш ли, кут слепо̣тро́к гле́де* [ПК,2(Мор),103]; во Дојран запишавме: **слепӑртo̍к** 'вид змија' [ПД,124].

**слет** praep 'по' ~ *и то́о вӑлко и́де. "До́бӑр де́н ура́че". "До́бӑр де́н" – му ве́ле ура́чо. "Ама́н, ви́ке, ура́че тӑ-мо́л'ум дӑ-мӑ-спа́ш ут-ти́а̣ лув-*

*ц̣ијте". "А та́м, у-т̣а́а вре́јкăта флѐзи".Сле́т ма́лко (време) ја́-ти-ј ти́ạ лувц̣и́јте прắд ура́чо* [ПК,2-(Ним),265].

**сли́ва** f, bot., Prunus domestica 'овошје што се користи освен за јадење, и за варење слатко и за печење ракија' (називот е ист и за дрвото и за плодот) [MS,s,104]; ~ *зи́мта си-ва́рме ушá́ф ут-шуше́л'ки (су́ј сли́ви, су́ј јабу́лки, па и су́ј кру́ши)* [ПК,2(Гăр),123]; ~ *пá уд Ц̣ума́та по́сле, ка́ фăти́а дă-мри́ăт чуве́ци. Не́коо бо́лес сă-пујạви́, не́ зна́м, испа́нска бо́лис, ко́ј-зна́а кạква́ бе́ше. Ут-на́ште се́ла а́јн чуве́к, та́м уф-а́дни сли́ви, нă-пуд-Ц̣ума́та уддо́лу умре́* [ПК,2(Шт),249] – во текстот имаме членување на географско име: **Ц̣ума́(ја)-та**; ~ *житва́рка сă-ви́кẹ та́а сли́ва шу здре́е уф-же́тва* [ПК,2(Ним),45].

**слигну́ве (сă)** impf – в. **слимну́ве** ~ *ше́те то́о ми́шо, гле́де, не́ма-а. Адно вре́ме тăка́ ка-лижа́ла, укул у́стта тăка́, и гу-пл'уна́ла, уф-у́стта гу-чува́ла. То́о ми́шо пắрстăно о-грăбну́ве, сă-слигну́ве до́л* [ПК,2(Ним),265].

**сли́за** impf 'се симнува' – в. **сл'а́зи** ~ *о́н бро́и, дина́јси. И о́н се́ạ с-збу́ни. И ма́лиọ бра́т. Он ги бро́и ко́нитọ, а́мạ не́ сли́зạ от-ко́н'ọ о́ште. Едина́јси. Сли́за́ ọт-ко́н'о, ги-бро́и – двạна́јсиʻ* [ЛС(К),115].

**слијуве (сă)** impf 'се стопува' – в. **сле́е (сă)** [ИГ,129].

**слика*** f 'одраз на пејсаж, на лик и сл. пренесен на платно, хартија и сл.' ~ *и ка́ дујде́ла, ма́јка-ј рăдо́сна гă-чика́ла: "Гă-виде́ ли, мắр сắштта же́на?" И та сăка́ла дă ка́же и уд-у́стта фăти́ли дă-јзле́вăт зми́ј и гу́штăре. И сли́кăна-ј би́ле, гă-глида́ме нă-сли́кте уф-шко́лто, ка́ учи́ме* [ПК,2(Крец),302]; ~ *а́с ви́кум: "Не́ гу пузна́вум, а́ма ќи-гу-те́рум", тугá́ј не́ сă-сити́х, ас сум-ги знạја́л, и Са́ндо и Бо́ро сă-си́нăв-му, ги знăја́л сум. Ут-та́м* (потоа), *ка́ си дујде́х, гу-нăде́х Ту́ше Ајтуф, же́нта-му ми-дде́, уф-Петри́ч сли́ки нуси́х* [ПК,2(Крец),307] – во текстот прави впечаток редоследот: формата на помошниот глагол и зам. форма се одделени со глаголот: **ги знăја́л сум** (место 'сум ги знăјал').

**сли́кин*** adj 'лице што го има на слика, фотографија' ~ *И та сăка́ла дă ка́же и уд-у́стта фăти́ли дă-јзле́вăт зми́ј и гу́штăре. И сли́кăна-ј би́ле, гă-глида́ме нă-сли́кте уф-шко́лто, ка́ учи́ме* [ПК,2(Крец),302].

**сли́мне** pf 'симне нешто' (од повисоко на пониско место) ~ *о́н ќи-ј сли́мне си́чките нă-адно́ш, ни́м о́ди* [ПК,2(Мут),103].

**слимну́ве** impf – в. **сли́мне** [ПК,2(Мут),103].

**сли́мук** m, zool. 'полжав' [MS,s,104]; сп. **ш'ул'а́к**.

**слину́ве (сă)** impf 'кога некоја материја се истенчува до скинување' [СК,336].

**слипани́ца** f 'игра криенка' ~ *слипани́ца игра́јат;* сп. *фти́ска игра́јат* [MS,s,104].

**слипица** f 'вид мрежа за ловење риби, слична е на мрежата *грип*, само е помала, долга е околу 30 аршина, се плете од свилен конец'; сп.: *са курдисуве* (разапнува) навечер, се прикачува на колца забодени на дното, така ја оставаат цела ноќ, а рибите се фаќаат на свилениот конец (од *слипицата*), слично како што се фаќаат мувите во пајажината. Наутро доаѓа сопственикот и ја извлекува мрежата заедно со рибите [ТГ,395].

**слипутрáк** m 'болешка на кожата – чир' ~ *тó-ј чи́р ус-дéвит кóжи, нóго-ј гулéм, нóго мắчин, нóго бóле* [ПК,2(Мут),103].

**сли́че** impf 'напомнува' ~ *дрýго дắрво-ј тó·, сли́че на гóрничкăта, дудéка нé прắгни·т и ти· нé сă јáат, сáмо ги нéмме ниа́* [ПД,124].

**сличити́на** f 'премена, долна облека' [ДК(Лип),103].

**сличýва (сă)** impf 1. 'симнува алишта, се соблекува' ~ *му-вéле: "Ифéнди, тýка и́ма идну-кăури́н зáтвур, ýтре ќи-сă-бéсе, трéба јáс дă-гу-причéстам". "Оди", му вéле тó áскирут. И вóа влéгăл уна́тре. – "Бắргу слéци, слéци-сă, му вéле, ти, јáс-ќи-сум тýка". Одма сă-сличýва то* [ДК(Ран)135]; 2. 'кога свилената буба ја менува кошулката' ~ *И óна тóгин не-мóш дạ-јáде, мóќут* (сокот?) *сáл гу-смýка на-ли́стут. Ама пу-идна́ нидéл'а ки-пóчне цра́вче дạ-сạ-пујáвуве éндрăчку и ки-пóчниш пу-éндро ли́шче дạ-дрóбиш. Сéква нидéл'а óна сă-сличýве* [ВМ(Стр),317] – станува збор за одгледување на свилена буба.

**слóво*** n 'збор' ~ *ут кра́ј чáс му бéши Слóва, пак Слóва бéши крај Бóга и Гóспот бéши слóва* [MV,K,251]; ~ *и Слóва сạ чини́ снáга, дạ сạ вạрша́ су нáс; да му видóми слáвата, слáва катý саморóден ут Тáтко, пắлни дáр и исти́на* [MV,K,251].

**Слог** top. 'ниви меѓу селата Зăрново и Вăлково'; изведено од *с-лог* (= полегната месност), сп. *Раз-лог, По-лог;* стсл. сълогъ [ЛИ,Ми...,195].

**слóжен*** adj 1.'рамен' (обично за место, погодно за поминување) [ПД,113]; 2. 'договорен' ~ *вика: "Дрáги сл'áни, ќи-си-помóлими нạ Гóспọ, нóгу сýшạ-и, ви́ка, áс кáọ свитéнạк, áс ќи-си-мóл'ạм, áмạ сéлọтọ дạ би́ди слóжнọ* [ЛС(К),119]; ~ *е сгá ви́ка, слóжни, дạ гọ-пọгýбạт. Нáјгọлéмио брáт ви́ка: "А-бé, брáт ни-и зạ штó дạ гọ-пọгýбими?"* [ЛС(К),110]; 3. 'мирен' ~ *"Шó тé-ј, рăчéл, шó сáкиш, јáдиш, пи́јш, лéгниш, спи́јш. И са· нé знáјш шó прáвиш, уд-дéк-сă пăри́те, уд-дéк сă. Чи́м сáкиш нóго дă-знáјш, нá ти-ќутéко". "Нé си óдум и нé тă-пи́тум". И тăкá си-устăнáле и бугáти и слóжни* [ПД,153].

**слóжи** pf 1.'постави, намести' ~ *вика: "Ти́, ви́кạ, ýтри сắд ќ-би́ди и тéб ќ-т-ọслọбóди фạраóно, и ќи-ти-слóжи нạ-и́стọ м'áстọ, нạ-слýжбạ", кạквá слýжбạ имáл* [ЛС(К),112]; 2. – **(сă)** * 'се договори' ~ *ади́н уз-ади́н нă-мóж сă-слóжăт, áма óн кá ќи-флéзе си́те ардýш ги-прáве* [ПК,2(21)]; ~ *Одạт ти́ạ и ви́кạт: "Еј другáр! Шо прáјш? А–бé ви́ка, мóш дạ дóиш сọ нáс, ви́кạ". Он знáј вéчи. "Е сéạ, сéạ знáчи ќ с стóпạм". Пạмáлу ọти́шạл: "Дóбạр дéн'". Нáштọ дрýштвọ тạкá с-слóжи да ти-при́ми сọ-нáс* [ЛС(К),116]; ~ *и милувáј-гọ мáлọтọ, сè му-купóва, нóви ọбýвки, нóво твá, ọнọвá. Ти́ạ брáти кáкọ брáти гọ зạвиждáли. И си-слóжили шо дạ-прáјми, дạ-гạ-пọгýбими дтéтọ* [ЛС(К),110] – во текстот прави впечаток проширената употреба на множинската наставка -**и** и кај еднносложни зборови: **ти́ạ брáти кáкọ брáти;** освен кај едносложните од м. род, истава наставка ја среќаваме во множина и кај именки од ср. род: **сăрци** 'сăрца', **јагни** 'јагниња' и др., за ова в. во граматичкиот дел .

**слóжно** adv 'мирно' ~ *слóжно тéче* (реката) [ПД,113].

**слонче** n 'покриена просторија во која летно време се врзува стока на ладовина; за разлика од **уборникот** што се прави подалеку од куќата,

*слончето* со едната страна се наслонува на куќата (сп. стсл. слонити сѧ) ; никогаш не се кажува: *седум уф слонче,* како што се кажува: *седум уф уборник,* туку: *седум пуд слонче* [ТГ,303]; за топ. **Сло́но** Ј. Иванов упатува на **слон** 'колиба, кошара', сп. стсл. слонъ [ЛИ,Ми...,195].

**слọну́ве** impf 'става нешто некаде, засолнува' ~ *сја́а гу-слуну́ве тит'у́но нă-се́нка;* ~ *сло́н-сă от ќи-т-нăвăрне* [ПК,2(Грам),104].

**слубо́дин*** adj 1. 'тој што живее без ограничувања' ~ *и а́јде испăдна́а куми́тто слубо́дни, пучна́а дă-ко́л'ат Ту́рци, дă-фа́штăт Ту́рци. Сăрди́сăт се́лто, ти́ă шо́ сă по́-ајл'акчи́ј не́куј, о́т гу-сăрди́сăт ту́рцкуто се́ло* [ПК,2(Мор),217]; ~ *"Шо́ ќи-ги-сắдити чọв'а́цити. Слọбо́дни-с, не́к си о́дạт. Н-мо́ж дạ-ги-сắдạт. Ва́рни ја́јцạ јạде́ạ, не́ с суро́ви, па да иска́рạт пили́на"* [ЛС(К)124]; 2. 'кога некој е без обврски' ~ *ви́кạ: "Ка́жи та́т!" "Не́ е ло́шо дạ с прọше́тувạш, то́ạ е дна́ рзо́но́да, низ бạи́рọ. Има́л пу́шкạ и ка́ е слọба́дн, изл'а́вạл низ-бạи́рọ, ọте́пạл, не́ ọте́пạл, ни́кọму ни́што"* [ЛС(К)127]; 3. 'спокоен' ~ *и му-ве́ле нă-де́тто са: "Ти́ бу́ди слубо́дăн, мо́мăта-ј тво́, ни́куј нă-мо́же дă-до́нсе то́лко пăри́ ко́лко ти шо́ ки-до́нсиш". "До́бро де́до, спула́ј ти, збо́гум". "Збо́гум, су здра́ве"* [ПД,150].

**слубо́дно** adv 'кога нешто се врши без притисок, по сопствена волја' – сп. ~ **ајмăна́ ко́јн** – *слубо́дно шо па́се, не́-ј нăу́чăн да рăбо́те;* и: **ајмăна́ дуби́тук** – *шо́ не́-ј вắрзан* [ПД,125]; ~ *Господ му рече, оти тридесе години ќи живуаш; ќи јадиш слободно секое шеј, шчо не ти расипува здравјето и работата ќи ти биди: да повелаш сăто, шчо је на дун'ата* [ШВ,5(398)]; ~ *и кăжа́а по́сле: "Ко́ј са́ке дă-с-јо́де слубо́дно-ј, дă-с-јо́де до́ма, ро́днуто ме́сто"* [ПК,2(Мор),218] – во текстот имаме пример за употреба на беспредлошки додаток за место: **дă-с-јо́де до́ма, ро́днуто ме́сто** (место: 'во родното место').

**слуга*** m 'тој што е ангажиран за секаква работа, што е зависен' ~ *нај-сăтнă утишал и това чл'ак и искал да влăзă при царо. Слугитја как го глăдали таков дрипав и жалт, фатали го на смјах, врăвили му: "Ти ќу тарколиш баиро?"* [V,РМ,289]; ~ *о́от уф-Дунна́ Ѓу́зạли́ца куна́ко. И нă-дво́ро зăста́нувăт, пра́во гле́дат. Ут-та́м слу́јќте нă-Дунна́ Ѓу́зạли́ца ви́кат: "Дуј-де́а го́сте". Они ко́ч* (овен) *ко́л'ат* [ПК,2(Крец),298] – во текстот има нерегуларна употреба на предлогот за додатокот за место: **о́от уф-Дунна́ Ѓу́зạли́ца куна́ко** (место 'уф кунако'); ~ *и се́га, виче́ра га́аре да́вăт. Ти́ạ слу́ќте му-но́сăт нăни́х двују́цта дă-виче́рăт. Му-ви́ке нă-де́тто: "Ас шо́ ќи-пра́м и ти́ то́". Сắркни, то́пни за́лкут, фăрлигу зăд-не́го, а пă кили́ме шăре́ни уд-мили́на* [ПК,2(Крец),299].

**слуги́нка** f – в. **слуга** ~ *ма́јка, ре́ц-си ста́ра, е уди́ла слуги́нка дă-рăбо́те, дă-тка́е, де́ца дă-гле́де; ...пе́т де́ца и о́ни двују́ца се́дум ду́ши, а ич па́ри не́миш, ќи-рăбо́тиш шо́ би́ло. Те́шко, но́го те́шко пумина́ме. До́д Ли́ка сичу́више пло́чи, ја́ и ба́п-ти Ши́л'ка-ј сичува́ла пло́чи* [ПК,2(Крец),323].

**слу́гн'ạк** m 'тој што уговара свршувачка, стројник' [ЛС(К),94].

**слу́жба** f 1.'религиозен ритуал поврзан со одреден празник' ~ *нạ за́стрăта* (наутро) *ќи до́е по́пут да ди́ге пăнăѓи́а. Ко́ј са́кше, зạко́л'ăвше курба́н, ко́ј са́кше вăре́но гу да́ваа пу куми́иј, пу рудни́ни. Слу́жба пра́ваа*

*на Митро́вдин, на Св. Ра́нѓил, на Св. Атана́с. Уф Стуја́кӑво го́стаа, про́ваа курба́н двӑјсӑт-три́јсӑт ку́ќи* [ИГ,118]; – за односниов црковен празничен ритуал во минатото се зборувало дека е дојден под српско влијание и затоа, тие што ја држеле бугарската кауза зборувале: *"Ним са прави будала, па да служиш служба! Да бише некуј црквин адет и учинте л'уѓе ки а служаа"... "На́, гледиш архимандрит! Вадан, утре владика ки са чине, нема ни една книга што неје ја пијал, ама ето служба не држе"* [ТГ,215]; 2. 'работа, ангажираност (обично во администрација)' ~ *вика: "Ту́, ви́ка, у́три сӑ́д ќ-би́ди и те́б ќ-т-ослобо́ди фарао́но, и ќи-ти-сло́жи на-и́сто м'а́сто, на-слу́жба", каква́ слу́жба има́л* [ЛС(К),112].

**служен'е*** n 'кога се подава пијачка, јадење' ~ *нетре от богазјајту прајат благо вину с мет, ги служат сватовиту и на кумовиту по една ч'аша. По служен'ету пак он, што стигна статјавата, сӑбира зелени кӑтки, нај-напрет на кумот му дава една кӑтка и чеврета* (украсено крпче) *му дарјува от статвата* [V,РМ,250].

**слу́жи*** impf 1. 'прислужува, подава, пр. кога се поставува трпеза' ~ *се́днаха на ре́т, фати́ не́говата л'убо́вница да гу ба́ра, да гу инџитисува на трапе́зата, ама тој сира́к мӑлча́ши,... И таму, де́ка вичѐреха, џа́рјут слу́жиши, фати неговата л'убо́вница да му ве́ли...* [V,РМ,10]; ~ *што си веле ем гуворе Попово Јуванче: ["Дали сакиш, Ванѓелино, свеќа да ми светиш? [Или саќиш, Ванѓелино, сабја да целиваш? [Или џанум чаша рујно вино да ма служиш?"* [ТГ,-41]; ~ *нетре от богазјајту прајат благо вину с мет, ги служат сватовиту и на кумовиту по една ч'аша* [V,РМ,250]; ~ *и тој зема после нос пӑнт, отиде на Стамбол да тихиса пак ка́смет да пои на нејното кајвене, да пие кајве. Она кајве му служи, тој не можа да ја познај* [V,РМ,239]; 2. 'се користи' ~ *ут пле́к, по́-ра́но шо́-с сӑ-служи́ли ме́сто ла́мба, не́ма ста́кло, сус ста́кло уд-го́ре а́ко ј фине́р сӑ-ви́ке* (објаснување за нафтот **кӑндило**) [ПД,121]; ~ *Ла́зӑрца-ј тӑкво́ ме́сто кӑту Свѝти Или́и, а́ма нӑ-стре́т по́л'то-ј. Не́коо вре́ме, нӑ-стре́дн'о: де́н нӑ-Вили́гдин сӑ-тӑрча́ли та́м, сӑ-нусува́ли и́куни. Ла́зӑрца-ј уф-стре́т спи́ли, уф-по́л'то... но́го у́буво и но́го у́гледно ме́сто. Ла́зӑрца ми-слу́јше куту уринти́рна то́чка. Де́к д-о́:м, д-о́:м, па́ нӑ-н'а́: ќи-до́м* [ПК,2(Крец),310].

**служу́ве** impf 1. – в. **слу́жи** [СК,336]; 2. – **(сӑ)** 'уважува, почитува' ~ *дву́јца ло́ши не́ сӑ-пуго́ждат, или мӑ́ш и же́на не́ сӑ-служу́ват, нӑ-мо́ш дӑ-живе́ет* [ПК,2(Грам),105].

**сл'у́нка** f 'излачевина од устата, плуканица' [ДС(Ч),54].

**случа́јно** adv 'кога нешто се случува непредвидено, неочекувано' ~ *"Ја́с, ве́ле, тук ки се́дум една нӑде́л'а, тук ки-ми-но́сӑте дӑ-ја́дум, тук ки ми но́сӑте дӑ-пи́:м, не́ изле́вум уд-вра́тта нӑ-во́нка. Кла́ј-си, рӑче́, и стрӑжа́р, ако случа́јно изле́зум"* [ПД,148].

**случи (са)** pf 'се згоди, нешто стана непредвидено' (обично во 3 л. ед.) ~ *това са случи и на Кулу́фа. Кату ги затвориха аф те́мна удаја́, вати женената да пла́чи и да си наре́кува са́ма се́бе си* [V,РМ,11]; ~ *кату бе́ши мло́гу ихтибарли́а чове́кот, му и́диха мло́гу го́сти на*

*до́ма му, се́какви л'у́ди, еди́н де́н са случи́ да до́јди кади́ата за не́која се́лска ра́бота* [V,PM,25]; ~ *му ве́ли на ца́рјут: "мло́голе́тнаја ца́р ја́зе и́мам три годи́ни как излезох от та́тковата ми кӑ́шта и са главе́х аф еди́н базирѓа́нин ко́јто ме прати́ да му бе́рам верисе́нта, та се случи́ да до́дам и аф това́ гра́т"* (погрешно пишува: 'гра') [V,PM,22]; ~ *тамошниј ца́р са случи да у́мри, и останало санот му на ца́рчината. И на ониа дни и́маши кавга́* (војна) *сос дру́г ца́р, беши собрал ојска* [V,PM,9] – во овие говори иницијалното **в-** во позиција пред вокалот 'о' често отпаѓа; освен во споменатиот пример **ојска** уште и во: **оло́ве** (м. 'волове'), **о́да** (м. 'вода') и др. Втората посебност има исто така фонетски карактер: измената на стсл. глас ы во 'ă', односно во 'a': **останало санот** (м. 'синот'). За ова, веќе рековме, прв пишува А. Шопов и наведува дека ја има регистрирано во селата: Сухо, Висока, Зарово.

**слу́чка̣** f 'настан, нешто што се случило' ~ *уф-тре́тио кла́с учи́тлка́та̣ са̣-ви́ка̣ше Фа́ни. Т'а́а ти б'а́ш на́јло́ша. Па̣ме́та̣м идна́ слу́чка о̣т-та́ја̣ гуди́на̣. На̣за́т – за̣т ме́н се́дха Ата̣на́са̣ и Фо́ти́ни Ка́ра̣с...* [ДС(Ч),161].

**слу́ш'а*** impf 1.'со органите за слух прима надразби' ~ *слу́ш'а то́пуве́ту ка́к пл'у́скат* (пукаат) [MS,s,104]; ~ *един вечер са упи царјут и чини каул сос едни богати, ча морету да гу испие; аку гу не пиј, да им даде един чифлик на ним. Гнусниот саде слуши* [V,PM,58]; ~ *е́слу́ш'ај, заш'то́ ко́ж'а нас, заш'то́ има́ш'и три ч'е́тир д'ӑ́цӑ, зара́т тузи́ сид'ӑ́ куж'а́та ја зари́хаи́* [MS,t,40]; ~ *ути́ди то́ј на врӑ́х глава́таји, с'е́дна и слу́ш'а* [MS,t,13]; ~ *са̣ ре́кли на не́го: Што ти чини́? Ка́ ти утвури́ о́чите? Му риче́ на ни́х: Се́га ви ре́кох не́ слуша́хти, па са́кати да слу́шити?* [MV,K,259]; 2. – **(сӑ)** ~ *"Тва́-ли тӑ-арӑса́?" – го́спо му кӑжа́л. "Тва́ мӑ-арӑса́, риче́л, не́ са́кум ни ру́би ни па́ри". "Ус-то́ свиро́л, ка́ ки-зӑсви́риш, дуде́ка му сӑ-слу́ше гла́со, си́чко дӑ-игра́ о́ро. И дрӑ́мка, и сто́ка, що де́-ј"* [ПД,162]; ~ *казала: "Остави тука кучин'ата". Детето и́ речело: "Зашчо да и́ оставам? Господ ни дал и офце". Седне и́ остави кучин'ата. Она и́ врѕала со синџири јаки – му кладела на ушите бубаќ* (памук) *за да не му се слуша* [ШС-,5(414)]; 3. 'кога некој прифаќа (односно не прифаќа) совет, препорака или наредба' ~ *карам те, сино, јучам те; [мајкина јука не фашкиш, [мајкина памет не слушиш! – слези си доло јов јудајче, [земај си алтăн јотвурче, [отвори алтăн чекмеџенце, [земај си пари небројени* [ТГ,211] – во текстот среќаваме 2 именки од кои едната е атрибут на другата (без придавски суфикс): **алтăн јотвурче**; – гл. слуша со значење 3. го запишавме во благословот и благодарноста на мајсторите: *"Хе, Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе; на млади калфи мирифет; на што не слушат деца ќутек"* [ТГ,297]; ~ *ами јазе, што за ти река, ми слушиш?" И он "ба дјадо, тја слуша!" – "Е, ако ме слушиш, глендаш, јазе остарех, не мога да работја и, от што ми ареса твојут ум, ти вел'ам: да везмиш тес двете магарини"* [V,PM,180] – во текстот имаме уште еден случај на обопштена употреба на множинската наставка **-и** кај именките од ср. род: **да везмиш тес двете магарини;** односнава наставка на

истава страница ја среќаваме уште и кај едносложни именки: ~ **тогас јазе да вӑзма две дјали** (делови), **ти едно;** ~ *тогај му вели жената му на сиромаха: "ами јазе, мужу, кога ти кажах, да не изгориш ќутуко* (пенушката), *зашто лошо ке да патиш, ти на́ не ме си слушјал мене, фати го изгорја"* [V,P-M,243] – редовна замена на големата носовка во овие говори е **ӑ,** и оттаму на многу места среќаваме 'мӑж', 'мӑжут', а овде по исклучок: **мужу** (sic!); 4. 'кога некој прислушкува' (тајно) [MS,s,104]; ~ *имало един цар, пувил'ал уф градут мо л'ујто да не седат ного доцкана на вечара; пу вичери напкум да не свитлее никуа куќа!... Една вечар цар, удеки по пӑтут, видел една куќа, дека свитлее. Царут си доближил до куќата да слуше, што збруват* [V,PM,267]; 5. изр.: **му си слу́ши ла́фот** (= се прифаќа, се уважува неговото мислење) ~ *зна́ими ви́ки на Го́спот шо не́ му слу́ши ла́фот на грехови́тни л'у́ди; туку́ а́ко би́ди не́кој досто́ин, да не́гова пуве́л'а шо му чи́ни, на не́го му си слу́ши ла́фот* [MV,K,259]; **дӑ не́ вӑ-слу́ше све́то** (= совет кон децата да не се караат и да не влегуваат во меѓусебни конфликти) ~ *да̣ живе́јте а́рно, дӑ-не́ сӑ-ка́рте, за̣ да̣ не́ вӑ-слу́ше све́то* [ПК,2(Гӑр),160].

**слу́шна** adj (за ж. и за м. род) 'тој што прифаќа, што е послушен' [MS,s,104].

**слушна** pf – в. **слу́ш'а*** 1. ~ *"Е, му ре́кла та́ ба́бӑта, ко́а ќи-до́јде двӑна́јсет са́ту, ти о́дма д-изле́јш. Ако уста́ниш нӑтре д-игра́јш о́биче, ќи-би́диш та́ка Пипила́шка". И та̣́а де́ка игра́ла по́лка су ца́рувут си́н и слу́шна са́ту иднӑш сто́ри: "Дааанг"* [ДК(Паљ),121];

**слӑба** (и: **слӑпка**) f 1.'направа (обично дрвена) за качување и слегување' – скала [MS,s,104]; 2. 'дел од **слӑбата** (скалата) на кој се згазнува – по аналогија во случајот: гранка' ~ *и кату виде дјаволот, ча гу тера* (бара) *уврејнот, си окачи на един брјаст на врахот. Уврајнот гу виде, ча си окачил, отиде и тој, си окачи на брјастот, да гу фати. Но дјаволот от слӑба на слӑба излези дол* [V,PM,224].

**слӑза** f 'безбојна течност што капе од очите кога некој плаче' ~ *и с'е́стра-му... пла́ч'иш'и и идна́ слӑза му ка́пна* [MS,t,51]; ~ *един човек пита го: "што дедо ахкаш и пешкаш така?" – "Ах чендо, кривакот* (стап со кој се потпира слепиот) *ми открадоха". – "На дедо, друго", му даде друг кривак. Си отиде просикот на дома му, плач'ајке, слӑзи ронејке и дури слӑза му дојдоха от очите* [V,PM,189]; ~ *и му вели: "господине, ти са мол'а, на ти това пӑрстен, дај гу на царјут да гу продаде, да ми чини спомин по умиран'ето ми,..." Царјут, кату гу виде пӑрстенот, гу позна, и дури слӑза му дојдоха от очите* [V,PM,57] – во контекстот имаме употреба на предлогот **от** со значење 'на': **слӑза му дојдоха от очите**; за несоодветната употреба на предлозите в. во граматичкиот дел; за старото вокално **л̣**, освен 'лӑ', се среќава и рефлексот 'ӑл': ~ *като јӑ видела че иде ламјӑта зафатила да плаче и му капнала на детто една сӑлѕа и станӑл* [ШС,5(414)] – во текстот има случај со нарушена конгруенција: субјектот во среден, а предикатот (л-фор.) во машки род: **детто ... станӑл**.

**слӑнци*** n 'небесното тело што ја осветлува земјата преку ден – сонце' ~ *и гу угр'ӑ́ слӑнциту, му ги раступи́ крила́та и фа́ти да па́ж'да* [MS,t,58]; ~ *три дни на с'ӑ́нка, пуж'лӑт'а́ват хубав'ạ дрӑнц'е́ту, туга́с ги зва́ж'дали на вӑ́нкаш'ни́ју чарда́к на слӑ̂нци* [MS,t,5]; ~ *гу калосури́саха и и р'е́ч'и на ма́лката́-му мо́ма: "иди́н јуна́к ина́ ру́ба има́ш'и куту́ слӑ̂нциту"* [MS-,t,35]; ~ *то́ӑ уфча́рчӑто: "Ти ли си то́ӑ изгу́бӑнјо?". О, о ма́јкӑта. "Ас-сум", ви́кум. "Тӑ̂рчи, риче́ пу-ме́не скоро дӑ и-ста́сӑме". Сӑ-прӑбра́ме, ни-зӑкӑрӑ́ нӑ-Бӑла́сца, нӑ а́дна ка́рпа, ја́ кути та́а со́ба ка́-ј, сӑ̂шта тӑквӑ́ а́дна ка́рпа, са́мо тва́ ли́це дӑ-гу-не́ма, спрӑ́ма слӑ̂нце* [ПД,173]; ~ *гу врӑ̂тнува (ко́н'у) куму́ слӑ̂нциту* [MS,t,59]; ~ *пр'е́луту ... гу прусти́рами на иди́н дрӑ̂нк и усӑ́хнува ут слӑ̂нциту пре́луту* [MS,t,6]; ~ *та́мо на слӑнцету кату ле́жиши, оти́де еди́н чове́к до не́гу и му вели́ на Кулу́ф: "от де́ка си господи́не и по што́ ра́бота си дошел ту́ка?"* [V,PM,8] – во контекстот има проширена употреба на предлогот **по** наместо 'за': *по што́ ра́бота?;* сп.: народот верува дека после **слӑнце зауѓајне** (кога ќе зајде сонцето) не е добро да се работи в поле, на нива, особено ако работниците се *аргати* (надничари) [ТГ,10].

**слӑ̂нц'и** pf 'измами – натера некого да поверува во нешто што не е вистина' ~ *си́га дру́гајут и́ш'т'аш'и да ја слӑ̂нц'и (да ја сма́ми)* [MS,t,70].

**слӑ̂нц'ува (сӑ)** impf 'се прелагува' ~ *т'а́ сӑ убӑ́рнува му вили́ на н'е́гу: "ви́д'ạ ти ш'ту вил'а́ш'и, сӑ ни слӑ̂нц'уваш?"* [MS,t,37].

**слӑнцогрӑв** n, bot. 'сончоглед' – в. **слӑ̂нчиву о́ку** ~ *тӑ китќӑ слӑнцогрӑв била мома многу гиздава и умна, угодила сӑ за слӑнцӑто, и ӑдна година ходили угодӑни и сӑ л'убили и миловали* [V,PM,287].

**слӑ̂нчиву о́ку**, и: **слӑ̂нчиву бӑ̂ли** (во говорот на с. Висока стсл. ы се рефлектира во **ӑ** и оттаму **бӑли** место *'били' < 'биле'*) n, bot., Helianthus annuus 'маслодајна култура, сончоглед' [MS,s,104].

**слӑнчов*** adj 'нешто што се однесува, односно што му "припаѓа" на сонцето' ~ *таму најде слӑнчова мајка, на неја вели говори: "сакам слӑнцето да ми кажи кӑсметјут ми дека е, да ида да го терам"* (барам). *Тогас слӑнчова мајка гу зема и го искрила под купан'ата* [V,PM,99]; и: **слӑ̂чов** ~ *ве́ли: "де́тето, от не́гу себе́п гу чини́хми хајдама́к ету се́га кату си нара́сти не ке́ да рабо́ти". Де́тето са́каши-нека́ши, оти́де да копа́и. Кату не бе́ши научен на таква́ ра́бота, и от мно́гу захме́т, от пе́к слӑ̂чоф, от мно́гу топлина́ си разбол'а́* [V,PM,150] – во синтагмата **пе́к слӑ̂чоф** имаме 2 посебности; првата е во врска со линеаризацијата: атрибутот е во пост позиција во однос на именката и второ: скратената форма на гл. именка (**пек**).

**слӑнчуглет** m, bot., – в. **слӑнчуцве́т** ~ *ќуспе́то-ј то́о шо уста́нуве ка́ сӑ-пра́ве шӑрла́н ут-слӑнчугле́т. Ќуспе́то гу-пра́ват пи́ти, пи́ти. Ус-ќуспе́ ги-ра́нạт би́шките* [ПК,2-(Ним),117].

**слӑнчуцве́т** (и: **о́гри слӑ̂нце**) m, bot., Helianthus annuus, 'сончоглед', в. **слӑ̂нчиву о́ку** [ДК(Ран),104].

**см'ӑ̂ј (сӑ)** impf 1. 'искажува радост со испуштање на специфични звуци, односно со гримаси' ~ *фа́ти да сӑ см'ӑ̂ј з'е́нт'у: "ш'то́ м'ạ пи́-*

*таш', ут ш'тó cój-cӑ?"* [MS,t,15]; ~ *шо cӑ-смéјш óлан, мáн-ми-се уд глáфта* (истави се, да те нема) [ПК,2(Ним),82]; ~ *фáт'ạxa да cӑ см'ӑјат валúту и паш'áта "хúч' бакӑру на т'ạп'ӑту, сф'ạш'тá на курин'ó, ни мóж' да cӑ ступлú билé, óxu да cӑ сфарú"* [MS,t,55]; 2. 'се подбива, се потсмева' ~ *ájн вирạнлӑк најдéл да-т cӑ-смée* (= кога полошиот му се потсмева на подобриот) [ПК,2(Ал),31]; ~ *"заш'-тó ми cӑ см'ӑш'?!"* [MS,t,18]; ~ *вéли: Ни́м cӑ плáши, сáлт верýвај, и ки си ликýва. Ни́му плáкати, нé умрé, тукý спúи, и си смејáле су нéго, знáја шо умрé* [MV,K,276]; ~ *на мáн'ц'ата ми cӑ см'ӑш' икси на м'éн'ạ ми cӑ см'ӑш'* [MS,t,42] ~ *и визúрину фáти да са см'ӑј; цáр'у му вилú: "ми cӑ см'ӑш', кáш' ми!"* [MS,t,42] – во текстот негативниот императив е изразен со грчката партикула, но глаголот се јавува со наставки за презент, а не за зап. начин: "**ми cӑ см'ӑш'** " (= не се потсмевај); сп. уште: **ки си смéјат свјáтот** (= ќе те земат на подбив) ~ *сетни не ти чáка друго, сáмо да úдиш ету на оновá дарво високо, да фӑрлиш еднó вӑжи да си обéсиш, загитó ки си смéјат свјáтот сос тéбика* [V,PM,7].

**сма́ми** (< измами) pf 'излага' ~ *сúга дрýгајут úш'т'аш'и да ја слӑнц'и (да ја смáми)* [MS,t,70];~ *си примени лудото дете, јахна на бӑрза кон'а. И мајка му му вели: "ти, мили сину, кату захождаш на пӑто, ки проминиш приз јудинско село. Тамо да гледаш некој да не ти смами"* [V,PM,154]; ~ *и тóј-нака вéли: "áх, мóре жéну, óстави ме, чá динéска не можáх да лóвја, сáм кахарлúа, и товá вéчер да си лéгними башкá! Méѓу нác ету ки клáм мóјата сáбја: дá нá си смáмиш да фӑрлиш рӑката ти нáврӑх мéника"* [V,PM,144]; ~ *"т'éс книги cӑ ш'ту ја úмам ш'ётану д'унѓáта ш'úч'ка и ни мóж'и да м'ạ смáми пуидúн!"* [MS,t,37]; ~ *и така си најде таму между них и един ѓавол хизмиќар, му вели на траговците: "јазе мога да ја смамја чилиби Теодораќовата жена, ама да ме купите един харин кон"* [V,PM,164].

**сма́м'ува (cӑ)** impf – в. **сма́ми** [MS,-s,105].

**смардли́ф*** adj 'кога од некого (од нешто) доаѓа непријатен мирис' ~ *и пак фáти тóјнака да вéли: "óx сéстри, излезéти да вúдити, што ни пуснáxa мáјките ни! Ама вúа аку не сáкати да излéзити, áз ки ги зéма бакшúшите и не флéвам вéки нéтри аф товá смардлúво чрéво"* [V,PM,29]; кога се караат жените паѓаат и тешки навреди; освен *смрдлива* можат да се слушнат уште зборовите: *вошла, сарапук, маразлива* (болникава), *ѓутурум, уруспија, арамија* и сл. [ТГ,319]; в. **смӑрдесин**.

**сма́чка*** pf 1. 'силно притисне, згмечи' ~ *нéкоо дрýго, пӑ-нáшо сирáче, дéтинце, кá избигáли нáште, cӑ-вӑрнýве уф-Мурáрци. Пóпо д-им пугóде нӑ-Гӑрцте рéкӑл: "Јá тóо cӑ-вӑрнá, бӑрке имáне". И Гӑрцте фáјкӑт ус-кáмӑне г-утипáли. И тáм с-јумрéло дéтто. И óно ни-мáло нú мáјка, нú тáтко. Гу-смӑ-чкáли* [ПК,2(Крец),313] ; 2. изр.: **си́чко смӑчкá** (= изеде сè) [ПК,2-(Гӑр),194].

**см'а́шка** f 'весело раскажување, шега' ~ *и сúти нив'áсти ќе-сéдạт, кóј ќе-плéт, кóј вӑлна ќе-чéша, кóј тóạ, кóј ọнóạ, тạкá, см'áшки дạ-прáјми*

[ЛС(К),135]; ~ *дéцăта нúшто нé рăбóтиа тáм, сéдиа су-мó-мити, прáва смéшки, пéсни пéиа, мóмити вéзиа тáму, а изгутвýвăа нивéстăта, тáм шáлува, рáзни при-гáча, прикúјăта, чурéпи плéтиа* [ВЕв((Кор),306].

**сме́е*** impf 'си дозволува нешто, покажува одважност' ~ *áј ýдри ак смéјш, ај нáмани сáмо, дă-ќи-вúјме шо бúве* [ПК,2(18)]; ~ *нóгу стóкạ сạ-продáде тугáвạ, ќи-н'áмạ ше што да-сạ-идé. Нáшиọ сóј нé-га прọдáде стóкạтạ, не смиáше ọт-тáткọ. Ама и поáрнọ тáкạ штọ чинúхме* [ДС(Ч),169];~ *нóго афúф рăбóта, тóо нé смéјш до-чéпниш, н-аднóч сă-скăрше* [ПК,2(21)] – во текстот имаме уште еден пример за честата употреба на перфективниот презент: **н-аднóч сă-скăрше** (место: 'скăршуве') .

**смеле (сă)** pf 'кога со триење, пр. меѓу камења во воденица, зрната од жито ќе се претворат во брашно' ~ *пúивицут рáсте уф-жúтто, áк нé сă-исчúсте кáк сă-сméле, лé-бо шó ќ-о-јáјш тă-упúиве, сè т-сă-спúи* [ПК,2(Грам),84]; гл. **смеле** го наоѓаме и во еден опис на ангажираноста на селскиот слуга: – измиќари *са главуват за дубици чу-вајне, за дрва брајне, за урајне* и т.н., но не е толку строго одредено дека оној што бере дрва нема да појде и на воденица *да смел'е мл'иво* [ТГ,286].

**сме́ни (сă)*** pf 1.'стане поинаков' ~ *тó му-вúка, дéјтту: "мóрă, гуспу-дúнуфци, дă-дóм и јá нéшту". "Ела, éла". – Знáчи тúја сă-сменúја сéтне óти видéја дéјту-ј пó-учéну ут-нúх. Утúдуа* [ВЕв(Кор),305]; 2. 'замени едно со друго' ~ *Имáл трú, чéтири, пéт д'áца. А-сúти д'áца му-умирáли. Тạкá бúла сýдбина. И вúка сéа мăжо: "Жéно, вúка, дáј да-смéнеме кăштата"* [ЛС(К),107]; ~ *е-тáм фăтúле нéкоа нáшăнка, жéнска, а-фăтúле, óна нé сăкáла да си-дáде чéуто, имáла двé мóми, а кéрките глáва дăвáле, нé сăкáле вéрта дă-са-смéнат* [ПД,175]; 3. изр.: **си-сменил ќурко** (= добил нов изглед) ~ *тóј изóрạл, óд дóмạ, си смнúл ќýркọ, тọгá нóсили бáстуни нạ-рạкáтạ, тóј вúдн чọв'áк óди нạ-сăт. А сăдúјạтạ гọ-пúтạ нạ-курúрọ: "Гọ-нạјдé?" "Нé гọ нạјдéх"* [ЛС-(К),123].

**сме́нка** f 'сало од стомакот на свиња' [ПК,2(Грам),104].

**смерт*** (и: **смăрт**) f 'крај на животот, умирачка' ~ *тогáс човéкот фатú да са мóли нá змúата и да вéли: "амáн, змúју, јáзе ти чинúх на тебика хáрно, ти куртулúсах от смертá, та тúнака сегá сáкаш да ми изјáдиш"* [V,РМ,138]; – во истиот текст, само два реда погоре го среќаваме називот **омирáло**, што е пообичен за овие говори: *чинú илúк на змúата, га куртулúса от омирáлото;* ~ *с-јуддéла дóма. Еми мáјкăта, нéли нé ќéрка, кá гă-ви-дéла умрéла уд-мăка, инáт. "Е-гúди, бóже, кăжáла нă-мăжут, рéкла, тú н'áа нóсиш нă-тăкóво, нă-смăрт, гạ-нóсиш н-убувúна. И-áс ќа-пýштум мóјта мóма"* [ПК,2(Иц),285]; ~ *и тăкá рạдóснјо живóт нạ-дéцạта пу-смăрта нạ-мáјкạта гу-зạминúл тéшкјо и мăчăн живóт нạ-сирáци* [ВД,276].

**смести** pf 1. 'собере, намести нешто некаде' ~ *и уф урманут и уф Урумлукут, кăда оша и ду сеа на ногу места има ногу куриј, дека ка ки си пуштăт силјајнту дуби-ците не си припалуват цела гуди-на; имајнту* (стока, добици) *дури издивувало. И така врежут и ур-*

*манут ув Урумлукут и смести ув нèгу тија толку дивина* [МЕ(Р),-77]; 2. – **(сă)** 'се прибере' ~ *у-Пливáнови б'áхме сą-смстúле: мóјо сóј сąс-чтúри дýши, úсто и ут-тáтко сóјо сąс чтúри дýши, сóјо ут-ýјко сąс трú дýши* [ДС(Ч)-167] – во текстот прави впечаток изразувањето на посвојност со предлогот **ут** (од) наместо 'на': **сó-јо ут-ýјко,** што претставува еден вид калкирање од грчкиот предлог 'απο', односно од влашкиот de, di.

**смéстен*** adj 'поставен на некое место'

~ *мóјтą грýпą рąбóтише нą стąсиóно от-Кýлąтą до-Генéрąл Тодóров. Нą-бăрже дáдохą ни бąрáки, от-дăрво б'áхą нąпрąвéни. Б'áхą смéст-ни до-стąсиóно у-слóто. Бąрáките бúхą стáри, трóшни* [ДС(Ч),169].

**смéтą*** impf 'зема предвид, уважува'

~ *и óн вúкą нą Týрцит: "Слýшą јти, зáшто ми бăркąти?" "А ми ти, вúкą, нé си чов'áк". Знáчи тúą го нé смéтąт зą чов'áк. И óн шó прáј. Оди уф Бăлгáријą, зéмą дúн вąгóн зéмл'ą* [ЛС(К),120] – во контекстот има уште еден случај за несоодветен редослед: глаголот и кратката заменска форма се разделени со негацијата: **го нé смéтąт зą чов'áк.**

**смете** pf 1.'со метла исчисти патос, двор и сл.' ~ *један ден ја накарала мајка хи да смете дора. Тја как си мела, маличкото хи братле си играло по доро и суштило, тја зела да му наказува и го ударила јаче по рăкăтă* [V,PM,292]; ~ *и дóјди бáбăта дă смéте. – "Ааа, ти-си бáбо, му-вéле. Сéди сéа, му вéле. Дур си-дóјăт брáќăта ќи-сéјш". – "Бре, пýшти-мă, чéдо!" – "Нé, му-вéле, бáбо, дур си дóјăт". Си грéдат* [ДК(Лип),117] – глаголот: **си грéде*** што го среќаваме во посочениот материјал, несомнено претставува архаична лексема со прекинати изоглоси; П. Скок кажува дека во хрв. (и срп.) литературен јазик се среќаваат само остатоци од глаголот **греде** во сложените предлози **узгред, мимогред,** додека во дијалектите го има во Црна Гора, Лика, Истра. Во македонските дијалекти се среќава на југ, освен во Солунско (*да готват место заштото ке грендел владиката* – од познатата дописка од с. Висока, објавена во весникот *С'ветник* од 7.10.1863), уште на југозапад: во Костурско, Леринско, Кајларско, спорадично и во Битолско (с. Живојно). Во македонскиот и во бугарскиот стандард отсуствува, обратно се среќава во подалечниот словенечки јазик. Во академскиот Речник од Загреб, за зборoформата gresti (оди) го среќаваме следново објаснување: "зборот е сигурно прасловенска формација, иако не може да се потврди со примери од западните словенски јазици"; 2. сп. клетва: **чума да те смете** (= да те снема, да исчезнеш) [ТГ,319].

**смéтка** f 1. 'белешка со зарегистриран износ на пари' ~ *и óн вúкą нą Týрцит: "Слýшąјти, зáшто ми бăркąти?" "Ами ти, вúкą, нé си чов'áк". Знáчи тúą го нé смéтąт зą чов'áк. И óн шó прáј. Оди уф Б'лгáријą, зéмą дúн вąгóн зéмл'ą. Гą купýвą сăс смéткą* [ЛС(К),120]; 2. 'преглед на потребните средства'

~ *éт нă-прúмер уф-нáшто сéло úма дистúна, двáјсе дýши сирутú-ни, устăнáле уд-рáто изгóрăни, то чувéк им дăвáл месéчие. Он нă-прáве éдна смéтка кóлко му óде зă-мéсăц брáшно, зијтúн* [ПД,143]; – изненадува аргументот дека лексемата **рат** 'војна' се среќава во јужните македонски говори (конкретно во Дојранско); при што

тешко може да се допушти влијание од јужните српски дијалекти, оттаму останува заклучокот дека се работи за архаизам; сп. стсл. **рать**, рус. **рать**, срп. (и хрв.) **рат;** 3. изр.: **му-вóде смéтка нă пáрте** (= се грижи за трошењето на средствата) ~ *и устáнуве нă-мил'ундéро адѝн думузéт тáм. А мил'ундéро имáл и бáјна. Бáјнăта гă-дăржáла мóмăта, шо бѝла ќéркăта. Она му-вудѝла смéтка нă-пáрте. Он нăправе една сметка колко му оде зă-месăц брашно, зијтин* [ПК,2(Ним),267].

**смѝутѝна** f 'стара вода, што не се движи' [ДС(Ч),54].

**смивате*** n 'смеење' ~ *"Кáжи!, вéле. Ајт! Или кáжи или ќ-у-рăшýкăме мăбéтут! Ќи-си-óдиме, áј!", вéле. – "Шó тăкá?", тѝа. И си тѝдоа дóма. – "Кáжи, вéле, кáжи шó бéше тó, тó смивáтто?"* [ДК(Бош),140].

**смилнов*** adj 'нешто што се однесува на растението **смил'** (има жолти цветови)' ~ *изникнало дрво мравл'иво, [на дрво вел'ам, гуворам: ["Суши се дрво мравл'иво, [как што се суши млад Стујан, [за Ѓурѓин Стојна Попува!" [се качих јоште погоре, [там најдех китка сминлова* [ТГ,101] – авторот С. Тановиќ ја допуштa можноста придавката *смилнов* дека е изведена од името **смил**, но со резерва; ни се чини дека резервата не е потребна.

**смѝли (сă)*** pf – в. **смилýвă (сă)** ~ *змѝјчáту сạ-пумóлилу нạ-чул'áкạ дạ-гу-ýтăрвé и дạ-гу-утн'ạсé нạ-мáјкạ-му. Тóј сạ-смилѝл нăд-нéгу, изгóнил д'ạцáтạ и гу-утнéл нạ-гул'áмạтạ змѝјạ* [ВД(ГБ),330].

**смилýвă (сă)** impf 'стане милостив, покаже чувство на сожалување' ~ *гу-пýле Гóспут, кá сă-мăче вó урáчут, сă-смилýвă нă-нéгу и му-вéле: "Оти, бре-сѝнку, сă-мăчиш тăкá, мăчиш и волóвте, кă-ј-вăрнýвăш зă-сéкуă брáздă"* [ВВ,309].

**смири (се)*** pf 'кога нечија нетрпеливост ќе биде надмината' ~ *му-вéле: "А бре, шó сă-л'ýтиш тѝ? Кóј ти е крѝф нă-тéбе? Тѝ-си крѝф!" Жéнта му-вéле сéа. – "Кăк јáс-сум?", му вéле. – "Тáка". Кă-му-испăрвýва, сéтне жéнта кăбăтлѝа. И сă-смирѝле. Сă-смирѝле, тѝшле тáму. Си-дóшле дóма* [ДК(Ран),132]; ~ *он с-кạчѝл и вѝкạ: "Слушáјти, тýк ѝмạ двоѝцạ нáдвọр сéạ, кá ќи-сл'áзити пọ-мéни и ќи-вѝкạти: "Тéрạ ми дạ јáдимѝ чọв'áшкọ мéсọ!", áс ќи-вѝкạм: "Мáрш ọттýка смѝрити сти"* [ЛС(К),118]; ~ *ут-стѝсу мувикнýва нă-брáт-му: "Брáт, брáт! Вá и вá рăбóтта: ă-згрéши, јáс ă-нăпрáј. Шó ќи-прáјме?" – "Нéмăј гáјле!, му-вéле. Нéк сă-стéмне, јас ќи-дóјăм". Тугá сă-смѝри су-брáту. Ето вó-е: "Брáт брáт нé рáне – тéшко тó шу-гу-нéма"* [ДК(Ем),152]; – сп.: кога се распаѓа семејството, кога се врши поделба на имотот меѓу браќата, луѓето што се викнати како сведоци (*коџабашијата* - кметот, *азите* - одборници и роднини), прво ќе се обидат да ги смират браќата, да останат заедно со зборовите: "*Скршејте му на воја враг ногата, смирејт-се*" [ТГ,292].

**смѝрна** f 'сирма, сăрма' (?) (златни и сребрени нишки што се користат како украс) ~ *и си навидéја, му си пуклунѝле на нéгу; и утвурѝле стóката, му дунсéле на нéго дáр (бахчѝш), злáтно, тимнјáн и смѝрна. И на сóнут си сунѝле да нé си óдат нáзот* [MV,K,306] – во текстот има потврда за силното влијание на турскиот јазик врз југоисточните македонски говори, кога авторот сметал дека е потребно

словенскиот (т.е. македонскиот) збор да го објасни со соодветен турцизам: **му дунсе́ле на не́го да́р (бахчи́ш).**

**смиру́ве** impf – в. **смири (се)** ~ *нă-Вили́гдин гă-нăкăрáли нă-мáјкă-ми и нă-дóткиmе, нă-дóд Ли́ка и нă-дóд Рáјна чурáпе дă-јм-плéтăт. Они пé-ет, пи́скăт. Учи́тăло ќи-ј-смиру́ве тáм дă-мóлчат, дă-нé пи́скăт...óни кáта вéчăр, пăрки вéчăр бúа уф-нáс, куми́тто* [ПК,2(Гăр),320].

**сми́сле** pf 1. 'спомене, помисли' ~ *ду́ри гóра јéкна – јунáк си пáдна. [Јунáк вéл'е, вéл'е и говóре: ["Иска-рáјт-ме на дру́м, на субéрут, [лéле за бајрáкут кóјну ми вăрзáјте, [на сăрцéто, пи́ле Стáно, [ки́тки на-сијáјте, [кóј да поми́не – сè да си ски́не, [кóј да мири́сне – сè да ма сми́сле* [ИГ,108]; ~ *му ричеа на детто: "Што сак'иш да ти дадиме?" – "Ништо нејќум", риче детто. Му риче дефут: "Коа ке ма смислиш, мојут кувет ки ти дадум"* [V,PM,294]; ~ *да ми сејиш, Стано, [дрво дафиново, Стано, [за дрво да врзиш, Стано, [мој ми брза којна, Стано, [кога којна, бела Стано, [висне и пудвисне, Стано, [тогај да се сетиш, Стано, [и мен да ме смислиш, Стано!* [ТГ,94]; 2. – **(сă)** ~ *кáж му дă сă сми́сле зă мéн* [СК336]; 3. 'измисли, испланира' ~ *на у́тринта дéн шо и пу петó-кут, сă насăбрáле Старéите и му вéлеа: Афéндо, си а смисли́хми* (погрешно пишува: 'смилихми') *óти тáа лăжа шо рéкал жи́в бидéки: пу три́ дни́ нáпкун ки застáни* [MV,K,289] – зборoформата **бидејќи** ја изгубила глаголноста и денеска и во литературниот и во народниот јазик се употребуа како сврзник, но во материјалите од говорите што ги истражуваме се јавува и како гл. прилог, сп.: **óти тáа лăжа шо рéкал жи́в бидéки;** ~ *дăлго врéме ти́ди, гу-нéма гинирáлут дóма, áма óн су-пáјтунут ă-шéта. Ину-дéн шó сми́сл'ăл? –"А бе, си-вéле, не-ă нóсăм нáка-нáка у-óрмăнут и д-ă-зăкóл'ăм, дă-гу-зéм вóа флóринут, д-избéгăм дру́га дăржáва?"* [ДК(Бош),139] – во контекстот има беспредлошки додаток за место: **д-избéгăм дру́га дăржáва** (место: 'во друга...').

**смитéн*** adj 'исчистен' – в. **смете** ~ *си-грéде уд-рăбóта, стáпу стóе ту́ка; жéнта си лéже; крáвите у двóро ви́кăт, кукóшките: "Кá-кá-кá" ви́кăт; ру́чук нé нăпрăвéно; вóда нé нăпăлнéто... Сăти рăбóти стóăт. Ни смитéно* [ДК(Паљ),124].

**смитуве** impf 'ја чисти куќата од смет', в. **смете** ~ *три́ брáќа би́ле ма сирмáшки. Офци си-пăсéле сăте три́. Оде. Вáа си рéкла: "Ќи му мéтам нă-ви́а дéцăта, ту́ка ќи јáм ину-кóмăт леп". Е, кăтă-дéн му-смиту́ва, му-прáе, сă-скри́ва, ама нé-сă јáве нă-ни́* [ДК(Лип),116]; – сп. исечок од патријархалниот живот (на село): за празник девојката ги послужува гостите. Таа *софра клаве, пулијве* (да си ги измијат рацете гостите), таа *софрата* ја *диге* (распремува), потоа *смитуве* [ТГ,267]; ~ *"Бре, шó сă-стóри, му-вéле, ти́ вóјден?" – "Шó сă-стóри? – му вéле. Ришéтто нé-ми дăрџéше вóда". – "Е, ти́ шó нăпрáј?" – "А-зáкла, мáли јáду а и нă-тéбе ти-устáву". Сă-нăјáшла и óна, си-ă-смиту́ва сóфрăта* [ДК(Лип),116].

**смичóк** (и: **симичóк**) m 'мала болещка, вид чир што излегува на клепалото од окото – јачменче' [СК,335]; ~ *сă-ви́ке кăту бру́нкичка нă-óкто, чи́рче, кăту брáдăвичка, дудéк сă-прувáле* (потече гној) *ќи-тă-бóле, пóсле ...* [ПК,2(Грам),240].

**смјах** m 1. 'гласно изразување на веселост'; 2. изр.: **фатали го на смјах** (= почнале да го исмеваат) ~ *најсатнă утишал и това чл'ак и искал да влăзă при царо. Слугитја как го глăдали таков дрипав и жалт, фатали го на смјах, врăвили му: "Ти ќу тарколиш баиро?"* [V,PM,289].

**смјашно** 1. adv, opp. на 'сериозно' ~ *зетјут му вели на царјут: "е, ђјадо! За това ли си разиден каде меника? И јазе да ти кажем: "тогас, ђјадо ми са виде смјашно, и си насмеах, зашто рекохти, ча сми ошти аџамии, ча јазе бех на сто и двајси години, керка ти на сто години* [V,PM,115]; 2. adj. 'потсмешлив' ~ *са прич'у на сичка земја, ча царјут момата му ја даде на халваџиа. Сичките царови му са смееха, и дур от Френгистанот от един цар му дошло на царјут писмо смешно* [V,PM,200].

**смлáче (сă)** pf 'се затопли' ~ *зăпáл'-а сóпта дă-сă-стóплиме, мáлчко дă-сă-смлáче удáата* (сп. **млака вода** = вода што само малку е загреана) [ПК,2(АЌ),104].

**смок** m, zool., Coluber 'вид змија, голема но не е отровна' [MS,s,37]; в. **сивјак**.

**смóква*** f, bot. Ficus carica 'медитеранско растение со убави, слатки плодови' ~ *му вéли на погол'áмојут: "брáте, јáзика ки остáнам тука, ки чáкам дýр на дрýгата годúна да си чúнат смóквите, и јáзе да наку·сам о-тúа смóкви"* [V,PM,28]; ~ *Стратин-ђџа úмаше смóкви, ќирéче на-жéната-му: "Јác ќе-хóдам на цáрот, смóкви бакшúш да мудáвам; тú клáди на еднá тạпсúја смóкви, да-хóдам на-цáрот"* [В С(Кир),294] – во текстот имаме уште една потврда за широката употреба на предлогот **на**, во случајот наместо 'кај': **јác ќе-хóдам на цáрот;** ~ *дă-ти курдúсăт ăдúн фáк ут-смóква, тă-дă-тă-фáтăт, дă-ти-ýдрăт ќутéко* [ПД,166]; ~ *еднó врјáме úмаши две брáтка, излéзоха да са шéдба шéтат; отидоха аф баúрот, тáмука најдéли двé кóрини смóкви* [V,PM,28] – во текстот, како и во повеќе други случаи, формата за ж. род **две**, оди со именки од м. род: **најдéли двé кóрини смóкви** – проф. Конески појавата ја објаснува како позајмен образец од грчкиот јазик, на лексички план прави впечаток употребата на зборот **корен** со значење 'дрво'; и: **смóкфа:** ~ *кăк за Америкú, за тувáр'ạт с'éтн'ạ смóкфа* [MS,t,86]; ~ *пујнó вр'ăм'ạ идúн калýјạр исл'ăзи ут манастúру, утúди на перивóл'у да субирé смóкфи* [MS,t,45]; ~ *утúј иднá м'éч'ка да ги брăка смóкфи* [MS,t,50].

**смóла** f 'леплива течност што се цеди од кората не некои дрва, пр. од бор, од бадем и др.' ~ *сă тýрна удгóр'ạ ут пóртата смóла на врăх мумáта и ја смулú удгóр'ạ дур дóл* [MS,t,63]; ~ *ак те личе за младина, лице, [ќи те ранам, лице, [цăрвен шикер, сухо грозде; [ако не те личе, лице, [ќи те мажам смола и катран, [ќи те печам, лице, на летно слăнце* [ИГ,107]; ~ *пáк тóјнака отúде на жрјáпчето, са питá, и жрјáпчето му вéли: "да úдиш да кýпиш четирúјси óки смóла и четирúјси кóжи от кóза, да растóпиш смóлата и да ги намáкаш кóжите cóc смóла"* [V,PM,124].

**смọлéц** m, bot., Lychnis viscaria ~ (вид) *тр'áва, не-рáсни гọлéм* [ЛС(К),96]– во контекстот имаме нерегуларност во конгруенцијата: именката во женски а атрибутот во машки род (*тр'áва,... гọлéм*).

**смóли*** pf 'засмоли, намачка со смола' ~ *сă тýрна удгóр'ạ ут пóртата смóла на врăх мумáта и ја смулú удгóр'ạ дур дóл* [MS,t,63].

**смóта*** pf 'завлече, замота' ~ *едúн пóп уд-Влăдáта* (село, до 1913 г. македонско, сега во Грција), *тáм купúл нéко· кóличка, уд-Бугáрја, áма вó·та· гă-смутáла кóличкăта, гă-уткăрáла нă-ќóше, тáм пó-тúха вó·та, тáм стó·* [ПК,2(Мор),220]; ~ *и фáјќе, флéве кăрăкóнџăлта гạ-изéдăве мóмăта. Тáјчка дрýгă-та: кýчинце, мáчинце приимáла и с-јуддéла ублéчинка. А тáа шо нé приимáла, кăрăкóнџулта и ги сму-тáла цре́·фта ут-кóл нă-кóл, ут-кạ мáра нă-кăмáра* [ПК,2(Иџ),286].

**смрачи (сă)*** pf 'се затемни, падна мрак' ~ *и тăрговецо навăрвил си по пăто, пак овчаро утишел в гра-до, от де бил тој, и с питане нашел кăштăтă му. Дур ега сă вејке смрăчило, хлопал на портите му* [V,PM,280]; ~ *т'а, като видела и сạ уверила, чи шта јă убијă, побјагнала и сă скрила, без да знајă, за какав себеб искал да јă убијă мăжо хи. Вечарта, като сă вејке смрăчило убаво, влела дома си* [V,PM,281].

**смрăка*** impf 'вовлекува низ носот и устата течност со шум и на брзина' ~ *и пак тројцата, кату отиваха на пăтју, три-четри дни нататак најдоха един јунак, којто морету гу смрăкаши сос устата му, и от носот му са убесуваха ледници* [V,PM,44]; ~ *пак тојнака, што чуеши пот земјата, и чул и му вели на негу, којто смрăкаши морету и от носо му висјали ледници: "еј побратими, ади стани"* [V,PM,46]; ~ *му рече на калкандилиа: "ми зеваш и менека другар, да дојда сос тебека?". И гу зема; сос негу кинисаха от таму двата. Наедоха на един езер един дивјак: едноч как смрăкаши, сичката вода от езера га земуваши на устата* [V,PM,102] – во текстот со предлогот **на** се укажува на внатрешност, место со 'аф' (во): **га земуваши на устата;** кај Саќов: **смăрке.**

**смрăкни*** pf – в. **смрăка** ~ *и кога дојде времету за да ги фăрл'ат аф фурната, отиде тојнака пăрво на морету, смрăкна вода сос устата му и отиде, га изгăсна фурната* [V,PM,47]; ~ *и тајл'акот му вели на јунакот: "пот да му кажиш на царјут да ти даде 40 товара сунгар и 40 товара вину, да туриш сунгарот нетре на езера да смрăкни водата* [V,PM,185].

**смрăкнова*** impf 1.'вовлекува во грлото излачевина од носот' [MS,s,105]; 2.'со смукање извлекува течност од некаде, во случајот крв' ~ *тиа кожи, штото га обесени, сите са от хизмиќариту, штото ги питаши мајка ми: си научиха занајат, и они вел'аха "си научихме". Та мајка ми ги смракноваши кравта му* [V,PM,217].

**смрăчка** f, bot., Morchellla esculenta 'вид печурка, како кочан од пченка' [ЛС(К),96].

**смýгл'о** n 'се кажува за човек што не држи хигиена, што оди нечист' [ПК,2(Крец),104].

**смýѓуф** adj 'тој што е нечист, *нéмијн, нéперин*' ~ *кá си-смуѓисáл, кá си-чинúл-си смýѓуф, нă-чувéк нé лúчиш гáаре* [ПК,2(Крец),104]; ~ *смýѓуф вúкиме, нé-чúис, нúккоф, нé сă-мúе: кá-с сă-чинáл, ебá-ти смýгл'о, нé-с-измúл* [ПК,2(Грам)240]; в. смýгл'о.

**смýка*** impf 1. 'со полуотворена уста вовлекува течност, цица' [MS,s,105]; 2. 'зема, извлекува некаков сок' ~

*и ут-трите дéна ки-си-пóчниш, ки-си-дрóбиш лúше, ки-си-нạбéриш лúс ут-цăрнúицта и ки-си-дрóбиш, ки-си-ạ-рáниш. И óна тóгин не-мóш дạ-jáде, мóкут* (сокот?) *сáл гу-смýка на-лúстут* [ВМ(Стр),317] – станува збор за одгледување на свилена буба; ~ *тéгувицо* (билка) *сă-дáве нạ-стóкта сус-сóл' куту лéк, сă-кláве и нạ-рáни, гă-смýке гнóјта* [ПК,2(Ал),111].

**смуквар** m, zool. 'вид птица' – кога ќе зреат смоквите, *смукварите* просто "ги напаѓаат" [ТГ,349].

**смýкни** pf – в. **смýка** ~ "*ич' óстави сă, тóс гóстину му дукáрах мрăва мáн'џ'а за да јид'é, как р'éч'и да смýкни идúн кóкал, му утúва на гăрăлту и úш'тиш'и да си удáви*" [MS,t,37]; ~ *пăýро-ј ут-прăс, гли-гóсно-ј, úма чéпче за-пúјне, кá-ќ смýкниш – аднá гăлтка, аднá ча́-шка прáве* [ПК,2(Мут),96]; ~ *бăрем дă-му-рéче: "Дă-тă-фáтăм", и дă-му-гу-фáте мăлéчкуто прăст, дă-му-гу-кăсне сúлно, дă-му-пýшче крăф, дă-му-ă-смýкне крăфта – он ќ-уздрáве, тá ќ-ýмре* [ДК(Паљ),-123]; ~ *от там утишле да ловат; фатиле една бишка. Истум а згутвил, дошал един* **педа човек лакут брада,** *му рекал "Дај ми, бре синко, малце чорбичка на дедо!" Он му дал. – Фатил и смукнал сăта* [V,PM,270].

**смукнýва** impf – в. **смýка** ~ *óн му-вéле: "Елăј мăр мúла! Елăј мăр злáтна! Дă-тă-вúдам зă-пуслéден пăт. Ќи-си-ýмрăм". И тá утúшла нăсúла. Он ă-фáтăл јáко зă-прăс-ту мáлто, гу-кăснăл сúлно и му-пушчúло крăф. Му-ă-смукнýва крă-фта – тá си пăднáла, си-умрéла и тó си-уздрáве* [ДК(Паљ),123].

**смýкăне** n 'чинот на вовлекување в уста некакa течност' ~ *тúă мă-лéчките бăрдăчúна, шо úмат зă-смýкăне, нă-дéчкăта шо ги прáват* – објаснување за називот **чóмка** [ПД,120].

**смулéц** m, bot. 'растение' ~ *úма кóрăн куту жúр* (желад), *плóдо мо-ј ус-цăрна глáвичка* [ПК,2(Мут),104].

**смутукáр** m 'мрзливец, неработник' ~ *цéл дéн си пу-пăтиштта, смутукáр и нă-смутукáро* [ПК,2(Гăр),104].

**смăгáл'ка** f 1. 'неквалитетна обувка, влечка'; 2. fig. 'погрдно за нечиста жена' ~ *смăгáл'ка и на смăгáл'-кăта, и óна имáла ýста дă-гувóре* [ПК,2(Гăр),104].

**смăге** impf 'влече, лизга (нешто)' ~ *пулéчка о-смăги, дă-н сă-скăрше нéшто* [ПК,2(Гăр),104].

**смăкне** pf 1. 'соблече, симне' ~ *смăкнáл панталóнте* [ПК(Мор)]; 2. 'изеде нешто лакомо' ~ *цéл лéб смăкнá н-áдно јáдине;* 3. – **(сă)** 'кога некој нагло ќе ослабне' ~ *нóго сă-смăкнá тóо чувéк* [ПК2-(Мут),104]; 4. – **(сă)** 'добие кила' ~ *кóлко гулéми дéнкуве* (**дéнк** = голема вреќа) *нóсе, ќи-сă-смăкне дéтто* [ПК,2(Гăр),38].

**смăкни кăрвúце** 'нечиста, мрзлива жена' [СК,336].

**смăкнин** adj 1. 'тој што има хернија, (кога ќе попушти стомашната марамица, таа што ги држи внатрешните органи, цревата)' (Кукушко; во Гевгелиско Таневиќ запишал: **смакнан**, уште викаат и: **касăци пад-нăни** или **килав** [ТГ,241]; 2. 'симнат од повисоко на пониско место' ~ *уф-Шикирлúа нéма кăшти. Сéл-то-ј нă-вáки смăкнино, нă-рáмну-то. Нă-стáрто мéсто нéма кăшти. Изóрно-ј, сéјно стáро. Нéма нáши тáм, нéма ус-кóј дă-удгувóриш* [ПК,2(Шек),277].

**смăкнýва** impf 'повлекува нешто на долу, симнува' – в. **смăкне** ~ *"Кó-лку пáри сáкаш?" – "Нá тóлку!" Нé, нéјќе дéуто дă-гу-дáде. – "Гууут!, му-сă-рăзвикáле л'ýѓăта. Тóлку пáри ти-дáј чóикут нé-ќи-му-гу дáјш?" Ап, му гу смăкнýва су-сè углáмник* [ДК(Паљ),141]; ~ *"Ела, рăчéл, áс ки ти дáм двá грăста пăрú, сáмо тáткувио мијýр дă-ти-гу-ýдрум нă-ѓăзо". И тó: сă-зăвăртуве нă-тăкá, нă-тăкá, нéма нúкуј, смăкнýве гáшчите, му-уждúре едúн мијýр* [ПД,151]; ~ *нúм гу-смăкнýви, нéл' глéјш кóлко вúсе* [ПК,2(Мут),104].

**смăл'ýве** (смелува) impf 'кога од житни зрна, или од друго, со триење се добива брашно' ~ *кăрмáта, сă-зúма жúто, сă-нóсе нă-вуднúцăта, пó-éдро сă-смăл'ýве и тá-ј кăрмá. Пóсле сă-турýве мáлко сóл'че, пред дă-сă-тýре дă-јáдăт* [ПД,156].

**смăргул** m 'излачевина од носот, мрсол' [ДК(Ем),103].

**смăрде** impf 'испушта непријатна миризма, смрѓава' [СК,336]; ~ *си-лигнáле нă-иднy-мéсто пáк: "А бре, прийтéле, му-вéле, сè áрно, áма дýут ти-смăрде, ти-мирúса". –"Еа, си-рéкăл, бá-гу мáјкăта! Јáс кáко дă-му-прáм сéа нă-вóа дéте?"* [ДК(Бир),149]; ~ *пóрут кулк áдна мáчка-ј, сă-крúи уф-зéмта, úма лóша дúра, смăрде нóго* [ПК2-(Ал),87]; ~ *пýпуницо-ј пúле, пéе нă-прóлит, кул-Блáгувиц, óн-еј шă-рéн, бéло-цăрвéнко, úма цуцýлче нă глáфта. Пéе: пу-пу-пу, áк-тă прăбúе сăбáјлин нă-глáдин курéм* (стомак) *ќи-ти-смăрде дúо* (издивот) [ПК,2(Грам),92]; ~ *татко ми и сичката тајфа и сел'ани изл'азоха на нашта нива на бижиң'а, и тамо отиде панукла, та исч'ука; сичките сел'ани беха умрјали тамо и не можаха да си зарăјат; остинали така, снагите му смрадиха* [V,PM,182]; ~ *áк гă-утéпиш тăх-тăбúтта* (стеница) *нóго смăрде* [ПК,2(Ал),117].

**смăрдéсин** adj 'нешто што испушта непријатна миризба, смрдлив' ~ *тóо смăрдéсино сúрне* [ПК,2(Гăр),104]; в. **смрдлив**.

**смăрдéшка** f 'неуредна, нечиста жена' ~ *ут-тáа смăрдéшка д-ýмрум нé апнýвум* [ПК,2(Мор),104].

**смăрдижлăк** m 'смрдеа' ~ *уд-дéк úде тóо смăрдижлăк кóј знáа* [ПК,2 (Грам),104]; в. **смăрдутúа**.

**смăрди-кóпăнче** n, zool. 'почетниот стадиум од развитокот на жабата – полноглавец' [ПК,2(Мут),104].

**смăрдла** f – в. **смăрдéшка** [ПК,2-(Гăр),104].

**смăрдлúва пчéла** f, zool. 'пчела што не работи, трут' [ДК(Ем),104].

**смăрдлúфка** f, zool. 'диво животно, колку мачка, шарено (бело, црно, жолто), *нóго смăрде, гу-вúкăт и смăрдлúфка, али кукурџáк áсăл ин еј úмуто*' [ПД,124] – во контекстот го среќаваме адверсативниот сврзник **али**, што не е обичен за македонскиот стандард: **гу-вúкăт и смăрдлúфка, али кукурџáк áсăл ин еј úмуто**.

**смăрдутúа** f 'силен непријатен мирис, смрѓава' [ПК,2(АЌ),8].

**смăркне (сă)** pf 'се смрачи' ~ *да пувáркиме зер ќи-сă-смăркне* [ПК,2-(Гăр),104].

**смăрси (сă)*** pf 'ослабна' ~ *фăтú да рáсте и сă-смăрсú* [ПК,2(Гăр),197].

**смăртин чáс*** m 'моментот кога човек умира' ~ *имáне сáке, нé мó-ј стрáм, врăнџăс нă-смăртнјоо чáс нé му дујдé* [ПК,2(Мут),32].

**смăтóк** m 'расипано јајце'; [ПК,2(Крец), 104]; в. **смăтукáр**.

**смӑтукáр** m 'јајце што од многу стоење се расипало' [ПК,2(9)].

**снáбди (си)*** pf 'земе нешто со себе, она што му е потребно' ~ *трéтиа дéн' ќи го-прáштат за вóда. Кáко сúти óдат со-рéт. Он отúшал завóда, лéгнал, ни вóда, ни нúшто. Тúи чéкат. Ама зéл копáч, áма úтар, тóј си-снáбдил* [ЛС(К),116].

**снабдúтал** m 'тој што се грижи да бидат задоволени потребите' ~ *излéва дúн тарóвц. Амрикáнац, óн бил нáјгол'áм тарóвац за дардáвата. Снабдúтал, шó тр'áба за дарджáвата прéку нéго óди* [ЛС(К),116].

**снáга*** f 1.'човечко тело (општо)' ~ *и нéкоі жéни ут нáс ни си присонúле на нáс ка му са дóшле рáно на грóбот; и как нé му са нáшле на снáгата му, дóшле ем рéкле на нáс гија ки видéле сéнка* [MV,K,253]; ~ *имаши един јунак, името му беши Грујо Шкиндерлиа. Тојнака беши млогу слаб на снагата, но имаши живо сӑрце... един човек му и псул мајката, и тој един јумрук и му извади душата* [V,PM,76]; ~ *áјде ó-тáму, пáк најдé другáри, отúде нá Еврóпа и тáмо млóгу врéме шкитáл, нé можá да нáјди кӑсмéт. И парú не остáнаха вéки, нитy дрéхи на снáгата му* [V,PM,151]; ~ *"Богме, Митро, ќучук Митро, [Не сум нашал срма кулан, [ако најдех па те лӑжум, [куту него да са чинум, [на твој појис да си лежум, [тенка снага да прапашум, [дејна ноќа да ја стегам"* [ТГ,371]; ~ *и тогас рече"тептер", и си раскачиха сички, си содрӑзаха; познаха оти он ги чини тиа работи, гу заклаха. Нивјастата плач'аши за негу и отиде, му собера снагата му на едно и му сипа жива вода, и тојнака ужувја* [V,PM,98]; 2. 'надворешниот дел од човечкото тело' ~ *кугá исл'áзи ут курúтуту и са гл'éда б'ӑ̈л у снáгата* [MS,t,14]; ~ *фӑндýјсто сӑ-клáват кá-ј чувéк нóго настúнин. Ќи-тýриш мáлчко бубáјк уф-фӑндý·ста, ќо:-запáлиш и ќа:-клáдиш на-гӑ̈рбо, óна ќи-сӑзапúи за-снá·кта. Такá, такá, ќо:-нарéдиш цéл'оо грӑ̈п. Сӑ-клáват дӑ-мо:-извáдат стýдо* [ПК,2(Драг),-126]; ~ *Измиќáрчӑто устáнаве, а гáздата напрéди и тáп, у-катрáно прапáжде. Прапáжде и дудéка музӑгúне глáвата, ма:-зéл измиќáрча то. Ма:-зéл глáвата да-нé-гу-пузнá·т. Снáгата значи на-мóжат да:-пузнá·т на-кóј-е* [ВД(Ник),279]; 3. 'става' ~ *áдна снáга шо úма, да сӑ-чýдиш*; 4. 'сила' ~ *óн-еј млáт, úма снáга за-кóпне* [ПК,2(Крец),**31**]; 5.'гради' [MS,s,105] – ова значење наведено од Малецки не ни е познато од други материјали; сп. уште: ~ *и Слóва са чинú снáга, да са варшá су нáс; да му видóми слáвата, слáва катý саморóден ут Тáтко, пӑ̈лни дáр и истúна* [MV,K,251].

**снáина** adj 'нешто што се однесува (односно што ѝ припаѓа) на снаата' ~ *бигáла, бигáла, мóма Пилурјáнка; [бигáла, бигáла, кошул'а нимáла; [иднáчка имáла, снáина му бúла; [снáина му бúла, мáле, и тá му ја зéле* [...].

**снáјде (сӑ)** pf 1. 'се сретне, се состане' ~ *му-вéле нӑ-жéнта: "Жéно, му вéле, дóе иднӑ-ӑнӑ̈мка вóјден, сӑте бáсми ми-и-рӑшýка а нé кýпи нúшто". Жéнта му вéле: "А бе слýшај, тáа сáка дӑ-ти-кáже нúшто* (нешто); *сáка дӑ-сӑ-снáјде су тéбе, ама нé мóже кӑк"* [ДК(Ран)134]; 2. 'се понесе умешно, итро'~ *кá-а нӑвидéл тáа глáфта, алúс пýјка, нӑмóже дӑ-сӑ-снáјде* [ПК,2(АЌ),91].

**сн'ӑ́к** (и: **снек**) m 1.'мали бели кристали од замрзната водена пареа што врнат зимно време' [MS,-s,105]; ~ *по́викету ја́з рабо́тех, и сега́, кату остаре́х ету по́вики, ме изгони́, ме остави́; ту́ка на снего́, на́ слана́та ки у́мрам от гладу́а; та́ не тре́бува или́к да чи́ни чове́к* [V,PM,138]; ~ *о́ти Ангел Господи́нов исле́гал ут не́бито, ка си наближи́ и а трӑкал'а́ пло́чата ут вра́та, и си се́диши по узго́ри. И ли́цот му бе́ши ка́ту здра́к, па ру́бата му бе́ши бе́ла куту сне́к* [MV,K,389] – во контекстот зборoформата 'лице' се јавува од м. род: **и ли́цот му бе́ши ка́ту здра́к** ; ~ *та́тко и чи́чко Илиа́ ги-чи́стеха тӑ́рлата, а у́јко излéз сӑс уфци́т. Вр'а́мто б'а́ш но́го ло́шо, и́маш сра́шна вија́лица сас сн'а́к и в'а́тар. Си́чко б'а́ше зале́дно* [ДС(Ч),165]; ~ *ја́зе бе́х на́ еди́н дирмингиа* (погрешно пишува: 'диртинциа'). *Ѓурде́ бе́х мла́т и врӑтја́х ка́минот да ме́ли водини́цата, бе́х ха́рин, и ме зо́беа, и ме по́иха, и ме́ че́шеха, а́ма сега́ остарја́х, е́ту ме извади́ха ту́ка на снего́* [V,PM,138]; 2. изр.: **вре́мто сӑ-пра́ве нӑ-сне́к** (= се очекува наскоро да заврне снег) [ПК,2(Бег),-31]; **утпре́т сне́к вӑ́рне, утза́ди гра́т вӑ́рне** (гатанка = кога се дрнда памук семките се одделуваат назад, а памукот останува напред) [ИГ,122].

**сн'ӑ́кча** n, dem., в. **сн'ӑ́к** [MS,s,105].

**сн'е́ва*** impf 'снесува јајца, пр. кокошката' (ги одделува од организамот) [MS,s,105]; ~ *по дно време имало еден сиромах човек, штото борч многo имал на еден увреин; ама тос човек имаши и една кокоша, му сневаши ката ден по едно ице* [V,PM,230]; ~ *му́тли – ти́а сӑ-го́ре, ду-стре́јте нӑ-зи́до. Уф-ни́х сне́ват куко́шките... ~ нӑ-про́лит сне́ват се́куј де́н* [ПК,2(Грам),75].

**снегов*** adj 'нешто што се однесува на снег' ~ *Се качих јоште погоре, [там најдех китка сминлова, [на китка вел'ам, гуворам: ["Венај си, китка сминлова, [как што си вене млад Стујан, [за Ѓурѓин Стојна Попува!" [Се качих јоште погоре, [там најдех грутка снигова* [ТГ,101].

**сне́же** impf 'врне снег' ~ *сне́же, це́ли питри́ки* (кадела) *па́ѓат, ќ-о-нӑ́аке нӑ́ӑдно́ч* [ПК,2(АЌ),85]; ~ *па́ сне́же нӑ-Била́хца* (Беласица) [ПК,2-(Гӑр),104].

**сне́ма*** pf 'исчезне (нешто)' ~ *ме́чката по́чна́ла да бе́ге, ама ку́что у́ се-држа́ло за-вра́то и у́-кина́ло де́л по-де́л од-не́го. Уфча́ро ко́а гу-виде́л то́а, кажа́л о́ти не́ са́мо шо-ме́чката избега́ла, ту́ку и ку́что го-снема́ло ус-не́а* [ВГ(Мир),273].

**снесе*** (и: **сносе**)* pf 1. – в. **сн'ева** ~ *станал, кинисал, одеки, одеки, го нашал селто, препалал и нашал, а фатил цӑрната кукошка, си а носил дома; и правил сидело. От неколко време напкум снесела кокошката неколко јајца* [V,PM,273]; ~ *ја поклела и рекла: "Дано, керко, да сӑ хич ни навревиш, и на животе си дете да не видиш". Тја станала пиле, што се зове "куковица", та затова тја л'у сносе јајцата, пак други пилета ги испил'уват* [V,PM,292] – прави впечаток лексичкиот архаизам **зове** 'вика'; ~ *отишӑл син мо, продавал што продавал, на вечарта отишӑл в човекут и му рекӑл: "Ваа вечар сакум да ми заколиш една кокошка, ама таа, што снесе тиа јајца, што и носиш на татко"* [V,PM,274]; гл. **снесе** го запишавме во следново

празноверие: *кога кукошка снесе нишан* (мало јајце), *некуј ки умре* (за да не се оствари тоа јајцето треба да се скрши, да се помеша со брашно и да ѝ се даде на кокошката да го изеде). Во двата контекста среќаваме презент од перфективен глагол: **ама таа, што снесе тиа јајца** (место 'ќе снесе'); **кога кукошка снесе нишан** (место: 'ќе снесе'); 2. – глаголот **снесе** се употребува и кога свилената буба го излачува семето: ~ *рạзлúчни пипирýди изл'áвạт, б'áли, шạрéни. И тúạ си úмạт лéглọ кáкọ врáпчитọ и тáм ќи и нóси јáјцạта. Шóм ќи-снéси јáјцạ и умúрạ* [ЛС(К),137]; 3. fig. 'кога човек ќе каже нешто необмислено' ~ *нéма, нéма ќи-снéсе нéшто* [ПК,2(Грам),104].

**сни** impf '1. л. мн. од гл. **сум**' ~ *прумина́ курш'ýм и ни муж'á да гу фáти и тугáс си р'éч'и Крáл'у Мáрку: "н'ă-сни в'éјки за ж'ивóт!"* [MS,t,39]; ~ *и двáта бúха уж'éн'ạ нти и ни имáха рáбута и т'é кутý нáм, ка сни с'ă ни сигá* [MS,t,47]; ~ *и т'é му р'éкуха: "јáла! сирмáси снú, н'éмами дрýга удаја́ пóвики, амá пукрáј нам прóмин' и тú!"* [MS,t,15].

**снигувúна** f 'вода од растопен снег' [ПК,2(Мут),104].

**снигувúца** f – в. **снигувúна** [ПК,2-(Гăр),104].

**снúзọк** adj, opp. на 'висок' ~ *уф-фтó-ри клáс нè учи учúтлкăта Теáно, Б'áше-си кýндạва, кýндạв вúкạхме нạ-снúзọк чув'áк, и кọкạл'áстạ б'áше* [ДС(Ч),161].

**снóжде (сă)** impf 'умее, се поставува добро, се снаоѓа' ~ *утвóрин, нóго мóш сă-снóжде* [ПК,2(21)].

**снóп*** m 'повеќе ракатки жито собрани и врзани' ~ *кóа сạ-стемнúло, си-легнáле дạ-спúạт. Арно ама Ѓýп-тино ọсетúл óти змéо нéма такá дạ гọ-ọстáве и зạтóа сạ-спремúл; нạ мéстото дéка шо ќе-спијáл óн, направúл ọт-снóп ăржáн'е чувéк* [ВГ(Мир),272]; ~ *ај-пá ќи-си-сọбéрạт. "Пóпе, мóл'ạ-ти, áс фчéрạ жнијá и нé ми-си-сọбрáни снóпитọ". Знáј пóпо óт нé се-слáгạ сéлọ, сè ќе-úмạ н'áштọ прéчкạ н'áкọј* [ЛС(К),120; ~ *пак по-малкиот, што не му работиши кăсметјут... што да сеиши, гаргите гу јадиха, и оно, што ки никниши аф нивата гу жниiши, снопите хазăр си загинаха от неговата нива* [V,PM,82]; ~ *идúн за úма пóсл'ạт, шу заврăзува снóпиту* [MS,t,66]; – во пропратните текстови има случаи на проширена употреба на множинската наставка **–и** кај едносложни именки: **нé ми-си-сọбрáни снóпитọ**; во Солунско како множински се регистрирани и двете форми: **снóпи** и **снóпуви**.

**сношни*** 1. adj 'нешто што е од синоќа' (пр. вода) – односнава придавска форма (**сношни**) ја запишавме во следново празноверие: народот верува дека младите ќе останат бели и црвени ако во текот на месец март не јадат *сношно зел'е* [ТГ,43]; ~ *пúлạ Нéдạ, бéлạ Нéдạ, снóшнạ вóдạ; [шó испúлạ бéлạ Нéдạ, шо испúлạ цăрну влáкну; [а фạтúлу бéла Нéда, а фạтúлу л'ýто сăрце* [МЕ(Р),98]; 2. adv 'синоќа' ~ *óде тó у-вудинúцăта, лигнýва. Си-вéл'ăт тúа л'ýѓăто шу-бúле тáму: "А бре, нúа снóшни бéме тýка, збурувáме. Тúсут* (ѕидот) *ýши úма". Тúшле вóтта ă-пуштúле* [ДК(Ран),126].

**снóшти** adv 'ноќта што поминала, синоќа' ~ *такá он отúде рáно рáно на цáрјут, са поклонú спроти зáконот, и цáрјут гу пита: "дéка бéши снóшти, Кулýф?"* [V,PM,10];

~ *му-ве́ли на ца́рју: "а́ми ца́рју, о́ни как ки ти ви́дат те́бика, не́ма да чи́нат кату сношти цимби́ш, зашто ки га и стра́м". Тога́с ца́рјут му ве́ли: "ами јазе не и́дам така́ туку. Ки си чи́нам хизмика́р"* [V,PM,10]; ~ *му ве́ли: "е́ј мắжу, што то́лку са чу́диш? Дали́ ти потӑ́наа кура́бите или пари не́маш?" Са́нким тја́нака ти́а лакарди́и ги ве́лиши на не́гу кату на шака́. Тога́ и то́јнака отговори: не ми потӑ́наа ниту кора́бите, но сно́шти ло́шо со́н засони́х* [V,PM,30]; ~ *то́јнака га ве́ли: "жéну, сно́шти засони́х, ча една́ какара́ска на бе́лујут о́л му фл'а́зи от уста́та му, та му изл'а́зи от гắзот"* [V,PM,30] – во текстот прави впечаток проширената употреба на предлогот **от** наместо 'низ': **му фл'а́зи от уста́та му.**

**снува́лка*** f 'направа, дел од приборот за ткаење' ~ *и з'е́вам о́снува па́сму пу па́сму, гу врắзувам на чума́ку; и кла́вам иди́н масу́р' на снува́лката и фа́ш'там да м'а́там* [MS,t,7]; в. **стрелица**.

**снуванти́на** f 'активности околу сновењето' ~ *куга́ сă снуве́* [MS,s,105].

**снуве́*** impf 1. 'приготвува преѓа за ткаење, за основа' ~ *испăдна́ла кумши́кта и ре́кла: "А мури́, шо́ во́а вре́ме си-сă-рăзвика́ла?" Жéнта и́ кắжа́ла о́ти ко́га рắбути́ла и́ дујде́ла една жéна и и́ кажа́ла: "а́јде ќă-гу-сно́виме"* [ВГ(Бог),276]; ~ *напу́лнува́ми два́јси, три́јси кала́м'а анало́гус на мутуви́лата, ш'ту за снуве́ми* [MS,t,6]; ~ *после от малко времја и клала момата да ткаи една тенка камуха. Кога ја сновјаши, дојдоха просинити да ја просат за едно царско дете. И мајка и ја даде, чиниха годиш* [V,PM,194]; 2. fig. 'бесцелно скита' ~ *це́л де́н сно́ве нис дво́рут, кој о зна́ шо́ бắрке* [ПК(Гăр)].

**снắха** f 'жената на братот во однос на другите браќа, односно жената на синот во однос на неговите родители' ~ *кату бабата по-скоро и текла да отиде при невјастата, та ја вели: "ох снаху, ох милуту јазе кадăра са не девет мјахови, туку осомнајси да турна, л'у Констандин мој да дои". Нивјастата тогас ја каза, сичката работа* [V,PM,228]; ~ *жéна му му ве́ли: "еј, ца́ним мắжу, а́м снаха́та да га ви́ждаши от не́којa стра́на, едни дре́хи што и́маши, мо́ите аста́р не́ си чи́нат покрај не́јните"* [V,PM,148]; ~ *седна́ха та́мо, оти́де снаха́ му, му изваду́ бла́гу* (слатко) *со́с едно́ ди́ску сѐ зла́то, ча́шите сѐ от сре́бро, са почу́ди бога́тиот и, без да пи́та не́што, стана́ си оти́де* [V,PM,-148]; во Солунско освен **снắха,** се употребува и **нив'а́ста** [MS,s,105]; во Кукушко и Еницевардрско: **снаа** ~ *до́д-Ра́јна нă-мра́ва не́ нăга́знуваше, а́ма па́ не́ пугуди́ на-сна́ата* [ПК,2(Гăр),185]; ~ *бил'ар* (тој што лекува со билки) *ви́ка̨, бе́ла̨ сна́о, бил'ар ви́ка̨ ув се́лото, [да ми зе́виш, бела̨ снао, да ми зе́виш л'ута̨ би́л'ка, [да̨ јутру́ја̨м, бела снао, да јутру́ја̨м л'ута̨ змија̨* [МЕ(Р),98]; ~ *бре́ нивéсто цăрнуо́ка, [друга́р не́маш да збуру́ваш, [– ве́рен друга́р мисичи́на, ["Мисичи́но, ми́ла се́стро, [на висо́ко сто́јиш но́гу гле́диш, [да-л' ја виде́ мо́јта ма́јка? [мо́јте бра́тка, мо́јте сна́и?"* [МЕ(Р),94].

**соа** f 'чаталесто дрво за потпирање лозници'. Зборов има широка употреба во југоисточните говори, во РМЈ е даден како дијалектен со значење 'скала', напротив во подалечните словенски јазици семанти-

ката на зборот е слична со онаа во нашите дијалекти, така во рускиот јазик **соха** освен: 'примитивно рало со 2 заба', значи и: 'дрво за потпирање' [ПК,2(12)] – архаизам; Таневиќ од Гевгелиско запишал: **соја** 'дрво, греда, што на крај се двои во 2 дела, служи за потпирање'; пр. кога се прави *убор* (заградена и покриена просторија за стока), прво од трите страни ќе се направи *арап-дувар*, а потоа во средина ќе се забијат *сои* врз кои лежи, се потпира кровот [ТГ,302].

**со́ба** f 1.'просторија, дел од куќата' (за спиење, односно за живеење) ~ *дéтто глéде, уф-тăквá áдна сóба трú мóми вéзăт нă-гергéф. Вéзăт и му-кажýват тúạ: "И дă-сă-нăýчиш и дă-нé-сă н-ýчиш сè да вúкиш нé знáм. Ка́-т искáрăт гóре прă-мáјк-ти дă-кáјж нé знáм, óти, áку кáјш "знáм", ạрáпино тă-ј-зéде"* [ПК,2(Ним),269]; ~ *Пóпут пучнýве дă-пé:. Пé: и уф-нéа глéа. Ричéл: "Чăкáјте мáлце дă-óдăм ду-дóма, си-гу-зăбрăвúх тăм-јáнут". Дудéкạ дă-излéзе óн, пупă-дúăта си-гу-сублéчăве фустáнут и сăднýве уф-нéјнта сóба* [ВГ(Бог),-275]; ~ *тóă уфчáрчăто: "Ти ли си тóă изгýбăнјо?". О, о мáјкăта. "Ас-сум", вúкум. "Тăрчи, ричé пу-мéне скóро дă и-стáсăме". Сă-прă-брáме, ни-зăкăрá: нă-Бăлáсца, нă áдна кáрпа, јá кути тáа сóба кáј, сăшта тăквá áдна кáрпа* [ПД,173] ~ *Б'áше с(т)рóг и жúфчạн чу'в-јáк. С'áкујпạт бúше лýт нạ-нéкọј. Вạздạдéн тутýн пúиш, и срáмни цóфки кạжýвạше. Иднó вр'áм нá-истнạ прстáнạ дạ пú тýтун уф-сóбạтạ, áмạ зạтọвá грúзạше нạýт* [ДС(Ч),161]; 2. 'направа во која се пали оган за да се загрее просторијата' (печка железна) [MS,s,105]; ~ *зăпáл'-а сóпта дă-сă-стóплиме, мáлчко дă-сă-смлáче удáата* [ПК,-2(АЌ),104].

**собере*** pf 1.'повеќе работи стави на едно место' ~ *ги субирá јáблăкúт'ạ, ги стóри инá кýпа и ги устáви* [MS,t,61]; ~ *за субирáт лајнá ут крáват'ạ, за ха кладáт у казáн', за тýрнат óда нăтр'ạ у ка-зáн'ут* [MS,t,66]; ~ *сéкој парúте што длагóваши му ги дáдоха, и сéкој си земá пóдпис от негýвата рăка. Тојнака, кату собрá тóлку пáри; са чинú товáрот* [V,PM,20]; ~ *тојнака отúде на дóма му, земá едня́ балтúа и отúде на бахчата; дáрвоту гу посјачи и собрáл ониа драгоцените кáмини* [V,PM,8] – во контекстот имаме удвоен сигнал за определеност – показна заменка и членувана именка: **ониа драгоцените ка́мини;** 2. – **(се)** 'кога повеќе луѓе (или животни) ќе се соберат на едно место' ~ *свáдбите зăфáкăа ут-прăвнăта нидéл'а нă-нáшту сé-лу. Прăвнăта нидéл'а ќи-си-субéриа тáму дéцăта, руднúните уд-зéтут и одма кăдă зетут. Руднúните ýдă мóмите óдиа кăј-нивéстăта. Тúја с-вúкăа пусéстрими* [ВЕв(Ил),306]; ~ *идúн д'éн' сă субирáха ш'úч'кију аскéр ут Филипýпул на пруáвлиóту на цáр'у* [MS,t,58]; ~ *сă субирá ш'úч'кију ипсúќ* (во грамада се собраа луѓето) [MS,s,109]; ~ *кạ виде́лу дéка нé-гу-сáкạт, утúшлу у-éдна вудинúца. А нạ-тá: вéчạр у-вудинúцта сạ-субрáле дạ-прáвạт куфирéнција мéчкта, лисúцта и зáјцут. Зạфạтúле дạ-сạ-пúтạт кóј шó рạбутúл* [ВМ(Трес),318]; 3. – **(си)** 'се прибере, дојде' ~ *тури на вогинот от арслани мишјано, и дојде илчиа от них, и му вели дјатенто: "Сакам динеска на 5*

*саатут сичките дивици да си соберат нетре на царскио двор!"* [V,PM,158]; 4. – **(са)** 'посегна' (?) ~ *"е́! – вили́ – ш'о́ сто́ри? ми дуне́си миш'а́н'а ут ж'ина́та-ми?" са субира́ паре́ата, му зва́ж'да прӑ́стин'ут и ранч'и́цит'ạ: "н'ӑ́са у то́јта ж'е́на?" то́с му вили́: "на паза́р'ут пруда́ват мло́гу такфӑ́с"* [MS,t71]; 5. 'доведе' ~ *кога здигнова очите, гленда горе на брјастот, што да види? Слӑнце са гленда. Ја вели да изл'ази долу, т'а не изл'ава. Собера аскер много сос балтии, да отсекат брјастот, за да ја трокул'ат* [V,PM,240]; ~*Уде́јтисте ви́ки во́нка пу дру́мишти, и ко́лку ки на́јдете, кане́јте на сфа́дбата. Ни́л испадна́ле ти́и измика́ри пу дру́мишти, ко́лку а најде́ле сӑти и субра́ле* [MV,K,270]; 6. 'покани' ~ *другата кумшијка, што беши родила дете, фатиха, веки дојде на возраст, гу годиха и по годишот собрал кумови и сватови, брак чинат, ки гу ужен'ат* [V,PM,242]; 7. 'затвори' (уста) ~ *са почудиха, ча му не стигаши водата: дури сос песокот га смрӑкаши. И тогас му вели авџиолиа: "поможи Бог, побратими!" Тојнака дур да собери устата му да му одрјави, проминаха три саата* [V,PM,44]; 8. 'земе нешто' (во случајот невеста) ~ *тогас чамурџиата остави тамо царјувут син да' ја чува. Пак тој отиде да тера нејните братја, да а собере, брак да сторјат* [V,PM,233]; 9. 'кога некој ќе биде одвлечен некаде' ~ *му ве́л'ат: "а бре́ ти зашто́ гу отепа́ онова џифаирџи́а тога́с на гора́та? Ади е́ла, сега́ ти и́ска паша́та!" И така гу собра́а сиј́мениту, гу закара́а на пашо́ф кона́к, гу затвори́а на зӑнда́н'ут* [V,PM,27]; ~ *и таму, дека хесап чиниха, ету дојдоха ламините падари и собраха мулитата, без да рекат ништу на јунациту. От јунаците сос авџиолиа стана букосвиец, ги фати падарите* [V,PM,45]; ~ *"Пу́сни гọ Ста́нọ, пу́сни гọ, [пу́сни гọ нạ јọде́нцạтạ, [бе́лки гọ јо́дạ сӑбе́ре" – "Гọ пу́штạм ма́л, гọ пу́штạм, [е́тọ гọ, ма́л гдӑ́ и́д, [сạс стра́нạ бра́шнọ нạ грӑбо́"* [ПсС(З),73]; 10. 'прибере добиток' ~ *пак рибите му вел'ат: "ти, башту, ако ходиш на дома ти, молими на жена ти да не кажиш што си видел!" Тогај стана чобанино, собрал овците, отишел на дома му многу ч'уден* [V,PM,169]; ~ *уд-во́ кӑшл'а́јнито но́гу, сӑ-уплӑши́ле о́фците. Избига́ле. Ба́бӑта пла́че, пла́че, ви́ка, ци́ка: "Кӑ-д-и-субе́ре о́фците?" Инӑ-лиси́ца изле́гла уттăм, му-ре́кла: "Ба́бо, ќи-мида́диш нӑ-ме́не на́ј-а́рнӑта о́фца и ја́с ќи-т-и-субе́рӑм"* [ДК(Дур),146]; 11. 'собере плодови од овошно дрво' ~ *и така́ на дру́гата гуди́на за дад'е́ мло́гу гро́зди, за субир'е́ми мло́гу уки́* [MS,t,4]; ~ *пују́но вр'ӑ́м'ạ иди́н калу́јạр исл'а́зи ут манасти́ру, ути́ди на перивол'у да субире́ смо́кфи* [MS,t,45]; ~ *тога́с собра́л от она́ја смо́ква и са чини́ хикимџи́а, оти́де по касаби́те, ше́тал, хем ви́каши: "хекимџи́а! – ко́ј са́ка ста́ра бо́лка да излеку́ва?"* [V,PM,28]; 12. 'откине цветови' ~ *му-ве́ле: "Се́га ти́, нӑде́уто ба́бӑта, та́а вишче́ркӑта, ќисубе́риш триндӑфи́ли ле́пи, ќ-о́диш у-нӑ-ца́ру дво́ру, ќи-ви́книш: "Цве́ќе пруда́м"* [ДК(Паљ),121]; в. **суби́ра**.

**собле́че*** pf 1. 'симне од некого облека' ~ *"јаз, бра́тку, кату́ те́бе бех таксилда́рин, и ме најдо́ха едни́ хајду́ци, ми собле́коха и ми зема́ха си́чко, и сега́ ми е стра́м*

*как да излéзам прéт господáро ми"* [V,PM,20]; ~ *и на вечерта, кога ги беха затворили младите ведна удаја, и двете беха страмни, как да са приближат двата. Така момчету, кату јунак што беши, са соблече и приближи при нивјастата да ја фати* [V,PM,192]; ~ *идéн чувéк си óдиши ут Јерусáлим на Ис..., и гу фатúа арамúите, и му субликóа на нéгу и гу дупúле су нóжуви, гу уставúле, нúто жúф нúто умрéн бéши* [MV,K,277] – во контекстот правиот предмет е придружен со предлогот **на**, и со дативната зам. форма **му**, место акузативната 'го': **и му субликóа на нéгу**; ~ *пáк гу пúта: "ами сегá дéка са онúа хајдýци, што ти собл'áкоха?" Гóлојут му вéли: "ох брáтку, не са далéку; ету тýка ѕáт тaја планúна са"* [V,PM,21]; 2. – **(си)** ~ *един ден утишла да се бане на крај морето, и като си соблекла оние златни дрехи, турила ги на крајо и се фăрлила в сред морето* [V,PM,265]; и: – **(сă)** ~ *сăвéнча. Ај нăвичéрта ќи-си-лéгнăт. Сă слéче нивéстăта. –"Зáшчо, му вéле, тýк-си дрăснáта?" – "Нúкуј* (некој) *мă-уткрáдăл, рéче, мă-зăкáчăл нă-кóјл'ăта"* [ДК(Ем),151]; 3. 'облече некого, му даде облека' ~ *сéтни дрýгата фатú да вéли: мéни да ме зéми цáрјут, сóс еднó вратéно да соблéчам фрéт аскéрут* [V,PM,141].

**соблечéн*** adj 'кога некој врз себе има облека – облечен' ~ *излéзнал да си шéта по сокáките и, кату шеташи, најдé едни жéни. Хýбави били мóми, нúхната гиздавúна не можи да си искáжи; бéха соблечéни сос тýрски дрéхи* [V,PM,9].

**сóбọр** m 1. 'кога на едно место ќе се соберат повеќе луѓе, собир' ~ *Бужано, моме, Бужано, [Бог да јубије татко ти! [Што си прудаде чифлиќут, [двеста погуна ливади! [Там ки се собур субере, [тешко ѕилезо да фрл'ат' [који ти натфрле ѕилезо, [тој ки ја земе Бужана* [ТГ,92]; – називот **собур** го сретнавме во описот на следниов обичај: *на Прабраждејне* (празник кога прв пат се каснува грозје) момци и девојки од сите села во Гевгелиско одат на *собур* кај *Мрзенска бајна;* тука во близина има голем јавор со 3 стебла, таму се собираат и играат цел ден [ТГ,-323]; и: **сóбạр**: ~ *на тóа врéми бéши Исус наиднó сóбạр уф сýбута да прикажýваши. Ето иднá жéна бéши, а úмаши тéшка бóлка гудúни осомнáдесет* [MV,K,277]; ~ *на тóа врéми, дујдé Исус на Назарéт, тáмо шо бéши пурастéл, катý как имáл он адéт, флизé идéн дéн уф сýбута на сóбạр; и застанá да прикáжува* [MV,K,291]; 2. 'совет од одбрани луѓе, советници' ~ *дојде времја, ха нарасти жената и двете малки. Царјут беши собрал собор, тога викнал, ха донесе жената и двете малки отпрет соборот. Хем му рече жената на царјут: "царју, дали ки можиш да познаиш, кој малко е твој о-тиа двата"* [V,PM,232].

**соборва*** impf 'убива' ~ *зел от тавано една рăѓесана кăлăчка* (нож од двете страни со острици) *и га дал на кăлăчкаро да-ј заостре и да пише на неја, оти на едно манован'е соборвам 500 души, го клале најгоре на кăшичата* [ШД,5(436)]; – в. **субóруве**.

**сóбрáн*** adj 'кога некои работи (луѓе, предмети) се на едно место' ~ *на ониа дни, на онова грáт беши станало един панаир на една черква, бéха собрáни сúчките прóсици от*

*вунка, чéкаха милостина от човеците* [V,PM,189];~ *беше дóцкана на тóа дéн, прǎвниут ут сéдмицата, и бéа врáтите затфорéни, тáму дéка бéа ученúците собрáни зарадú стрáхут јудéјцки* [ВЕв(Кон),308]; ~ *тој постојá вǎнка портата малку врéми: бáбата отúде нéтри, земá женски дрéхи едúн такǎм, излéзи вǎнк, и гу земá нетри, гу закарá тáмо, дéка бéха мóмите сóбрани* [V,PM,9]– во текстот имаме случај на употреба на беспредлошки додаток за место: **постојá вǎнка портата** (место 'до портата'); и: **собирáн** ~ *на срјадјá сéлоту úмаши една ахтáрница, та са берјáха мáлку у гол'áму. И кату бéха собирáни сúчките чорбаџúе, зборýваха сéкој што си знáиши* [V,PM,31].

**сọвéтник*** m 'тој што е ангажиран кај некоја моќна личност да му дава совети' ~ *мúнạлọ вр'áми, а нạ фạрạóн му с-сǎн'и нạ сǎн, изл'ạ гáли кạј Нúл сéдạм крáви. И вúкạ нéгọвити сọвéтници: "Сǎн'ọ да ми гọ-рéшити"* [ЛС(К),112].

**сóврạци** pl. 'тесни панталони, ѕиври' [ПД,118].

**совсем** adv 'потполно, до крај' ~ *кога са повратил одзаде да види, дали стојат снопите, кога гледа, две или три снопи санким човек ги караши, отидохạ на братовата му нива. Тогас тојнака, кату виде сам сос очите му това чудо, поверува совсем ча нема кǎсмет* [V,PM,82] – во текстот има случај на проширена употреба на множинската наставка **-и** кај еднослојни именки: **кога гледа, две или три снопи**; ~ *пак јаз, дали немам кǎсмет, не знам, каква работа што да фатја, не и кабил да добиа, туку совсем си загинува от рǎката ми* [V,PM,...].

**содвǎрза*** pf 'одврза, оддели' ~ *тóјнака нé послушá на женáта му, л'у отúде, га отворú удајáта и гу содвǎрзá арáпинот. Тогáс арáпино заеднóч отúде, га грабнá момáта, га турú на бǎрза кóн'а, вјахнá и тој и побегнал* [V,PM,116]; и: **содрǎза** ~ *тогас тури на вогино перото от картало; дојде картало, му донеси едно шише жива вода. И тогас рече"тептер", и си раскачиха сички, си содрǎзаха; познаха оти он ги чини тиа работи, гу заклаха* [V,PM,98]; ~ *тогас мајка му гу содраза и му вели: "а бре синку докараха толкус заинци, та тинака ми си докарал дарва"* [V,PM,104]; и: **соврѕе** ~ *отишел пак Јане, на дефот на земјата и на вечерта отишел на куќата на дефот, и ка спали, флезел Јане кǎде кон'от и го чепнал на кон'от да го соврѕе, ка бил врѕан* [ШС,5(410)].

**содражи** pf 'подржи, прифати' (?)~ *от мǎра саат сетника Половингǎзју, кату са џасна еднош, га извади тополата от корин и га зема на гǎрбот, га закара* (однесе) *цјала на мајка му та га вели: "содражи ми мале!"* [V,PM,104].

**содрузова** impf – в. **содвǎрза** ~ *си содрузова нејнот кораб, да ја пусна на морету самичка* [V,PM,561].

**сожáли*** pf 'почувствува сожалување' ~ *му велú: "скóру от двóрот ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учúте ми да ти не вúдат. Јазе сакáх да ти закол'ам кáту јáгне, ама пак ти сожалúх"* [V,PM,10]; ~ *му вéли нá нúх: "амáн, брáтка мóи, áко сти христиáни, да ми зéмити и мéника, да дóјдам сóс вáс на Мóсха! Бéлким тáмо ке да нáјдам нéкој кǎсмéт, да изв́áждам кадáр л'áбот". И óни гу сожалúха*

[V,РМ,151]; ~ *така кату чу царјут, повики гу сожали и му вели: "ади, братку, јазе ке да пусна човек сос тебика, тел'ал да викни аф селуто, да не ти гибни некој"* [V,РМ,32]; ~ *Еди́н де́н са заоблачи́ небо́то, та от го́ре падна́ на земја́та една́ жрја́пче, така́ сакӑто, не мо́жиши да стӑпни на но́ѕи. Са чу́диши сто-па́нот, ка́к да гу чи́ни жрја́пчето. Рече́ да гу оте́пи, а́ма па́к гу со-жали́* [V,РМ,120].

**сọжи́вее*** pf 'почна да живее во заедница со некого' ~ *ут гул'а́мạ по́-мọш ни би́ше со́јọ нạ-у́јкọ Ди́нạ.. Зближи́хм-сạ и сọживе́ạхм-сạ сạс ни́х: у́јкọ Ди́нạ, у́јнạ Мạри́(ј)ạ и ни́фниọ си́н Дими́тạр. Сплọти́хм-сạ и по́уба́вọ зạживе́ạхм* [ДС(Ч),163].

**со́ј** m 1. 'пошироко семејство, роднини, потекло' ~ *уста́на з'е́нт'у и нив'ӑстата дума́ и туга́с нат'ạ нха́ гу пи́та: "ут ш'то со́ј си ти?"* [MS,t,15]; ~ *на-Сја́рцка ка́за, на се́ло Фра́штене и́ма аде́т, кога́ са-роди́ де́те мӑшку и са-саби́рат ста́рците и мла́дите, ага́ му кла́дат и́мето на-де́тету, та са-саби́рат фрет со́е-хми и родни́ните* [ВД(Фр),326]; ~ *паш'а́та вили́: "ка́к тузи́ и́м'ạ гу крӑсти бра́т-ти? има́ш'и ут со́ју пу идно́ и́м'ạ такфо́с?"* [MS,t,48]; ~ *по́сле ќи-зе́вӑше ниве́стӑта дӑ-дӑру́ва пред дӑ-ӑ-сфа́л'ӑт. Ќи-гу-дӑру́ви́ше со́јут це́л. Са́мо сфе́курут и́мӑше пра́во дӑ-ӑ-сфа́ли ниве́стӑта. Ќи-ӑ-фа́тише уд-рӑкӑта и ќи-ӑ-сфа́лише* [ВЕв(Ил),307] – во текстот има уште еден случај за проширената употреба на предлогот **уд**, кога се јавува наместо 'за': **ќи-ӑ-фа́тише уд-рӑкӑта** – за ова поопширно во граматичкиот дел; зборот **сој** го сретнавме во следниот исечок од семејниот живот: – кога некој сака да расипе некоја врска меѓу младите обично кажува дека девојката е *уд не арин сој* (не е од добро семејство) [ТГ,144]; 2. 'одредена раса на животни' [ВК,149].

**сој*** (< свој) pron 'сопствен, личен' (на тој што го врши дејството) ~ *една жена си имала еднӑ сојă дӑш-терја и другӑ завареница. Нехината си миловала много, пак завареницăтӑ ненавиждала* [V,РМ,286]; ~ *маштеха хи, като видела толко руба, каскандисала и утринта пратила сојăтӑ си дăштерја да пасе оловето и хи порачала, да идјӑ на нози мјасто* [V,РМ,286].

**со́јка*** f 'вид мало ноже' ~ *со́јкӑта гӑ-пра́ват нужа́рто* (мајстори што изработуваат предмети од железо за домашна употреба: ножеви, ножници и др.), *и́ма дӑршка ут-ро́к, о́на сӑ-зӑтвόруве* [ПК,2(АЌ),104]; [ТГ,379]; ~ *мạле́нкọ но́же, но́сạт гọ ọфча́ртọ. Сạс не́гọ си-се́чạт л'а́-бọ и круми́дọ* [ДС(Ч),142].

**со́јкичка** f, dem. – в. **сојка** ~ *уди́ла, уди́ла ду-сре́ди пӑт та́ ба́бӑта, сја́·, ќи-мӑ-пруштăвите, ќи-кле́кне, сӑ-мо́че. И Ту́нтӑлчӑто фа́ште, изле́ве. Има́л со́јкичка уф-не́го, гӑ-се́че то́рбӑта, гӑ-нӑпӑлнуве та́м, же́л'ки* [ПК,2(Пл),253].

**со́јкӑрица** f, zool., Garrulus glandarius 'креслива птица' ~ *пи́ле-ј, кулку а́јн гӑлӑп. Бујáта мо́-ј бе́ла и си́ва* [ПК-,2(Грам),104].

**со́јница** f 'просторија свртена на северозапад, тешко се загрева – осојница' ~ *та́а мо́јта уда́а-ј со́ј-ница, нӑ-мо́жиш дӑ сӑ-сто́плиш* [ПК,2(Грам),104].

**сојтари́а** m 'слуга, тој што ги забавува присутните, шут' ~ *му-ве́ли нạ ца́рју: "а́ми ца́рју, о́ни как ки ти ви́дат те́бика, не́ма да чи́нат*

*кату сношти џимбиш, зашто ки га и стра́м". Тога́с ца́рјут му ве́ли: "ами јазе не и́дам така́ туку. Ки си чи́нам хизмика́р на те́бика, така́ кату сојтари́а"* [V,PM,10]; *~ отиде, најде един кораб, влезе нетре, да отиде на един град далечен; са чини н'ам, и лут и пак на един царско кунак беши влел, там на царјут кату сојтариа му беши* [V,PM,192]– во текстот прави впечаток несоодветната конгруенција – именката во м. а атрибутот во ср. род: **царско кунак;** исто така и во редоследот има посебност – атрибутот е во постпозиција во однос на именката: **град далечен;** *~ га вели на бабата: "Бабо, јазе това вечер земах и хизмикарот ми, ча е млогу сојтарје, да ни прави по малку џимбиш"* [V,PM,10] – во контекстот среќаваме употреба на крат. зам. форма за директен предмет **га,** наместо дативната 'ѝ': **га вели;** за ова в. подетално во граматичкиот дел.

**со́к** m 'течност што се содржи во овошјето, пр. во грозјето' [MS,s,105]; *~ куга́ и́мах бо́л'ава уф-ушинатa, ма́јка гре́еше ту́вла потупе́на уф-гуре́шта во́да. Уф-уше́то турува́ ми со́к ут цӑрни́ца* [ДС(Ч),158].

**сокардичка** (и: **сукардичка**, односно: **сукордичка**) f 'дел од приборот за јадење – виљушка' *~ утишла преко три планни, нашла колиба, внатре имало три лепчијна, три лажички и три сокардички. Утишла оште три, – нашла шест лебчијна, шест лӑжички и сукордички* [V,PM,269].

**со́л'** f (m) 'бела супстанца што се добива со испарување на морската вода, исто така ја вадат и од земја (на одредени места); има солен вкус, се става во храната' *~ пампо́р'ут има́ш'и тува́рину со́л'; и трӑгна ... за да хо́ди* [MS,t,84]; *~ фта́са пампо́р'ут дру́гајут д'е́н' у Аме́рика, прууда́духа сул'та́* [MS,-t,86]; *~ то́ ути́де нӑ-ре́кӑта ри́ба дӑ-ло́ве. Фа́ти-си адна́ ри́бичка. Трӑгна́ нӑ-пaза́ро дӑ-о́де, срешна́а-гу Евре́јто. Ади́н да́ва де́сет гро́ша, дру́ги – петна́јсе, нӑткáчве ду-сто́. Де́тто се-зӑрӑду́ва мно́го. Купи́-си бра́шно, купи́-си со́л' и уста́нӑлите па́ри ги-утне́се до́ма* [ВД(Ник) 280]; *~ му ве́л'ӑт: "Шо́ са́кӑш се́га дӑ-ти-да́јме, дӑ-ти-дуне́симе ни́а? Шо́ дӑ-ти-пукло́ниме? Шо́ не́мте нӑ-тво́јта дӑржа́ва дӑ-ти-да́јме". Во́а му-ве́ле:"Со́л' не́мме ни́а та́му"* [ДК(Ран),133]; *~ ха́рнӑ на султа́* (= добро засолено) [ПсС(З),65]; *~ кату не́маши со́л, извади́ кути́јката и га отвори́, зема́ прӑчката, га чукна́ и рече́: "и́звади, кути́јка, со́л да ту́рими на ри́бите!"* [V,PM,149] – во текстот имаме употреба на номинатив со значење на вокатив: **и́звади, кути́јка, со́л!** (м. 'кутијко'); што укажува на една понапредната фаза во губењето на падежите; *~ жена́та му ве́ли: "о́х мӑжу, ха́рно си зема́л ри́бата и ми ве́лиш да го́тва мӑра, а дру́гата да га на́сол'а, ами кату не́мами ни́ти со́л, ни́ту пипе́р, ни́ту шарлага́н?"* [V,P-M,17].

**сола́к** m 'човек што работи со левата рака – левучар' [CK,336]; *~ гле́ј-го* (гледај го), *на́шјо сола́к* [ПК,2-(Крец),104]; сп. **л'ава́к** [MS,s,109].

**сола́рка** f 'мал сад во кој се чува сол' [ДС(Ч),51].

**соле́н*** adj 'нешто што има солен вкус' (храна, вода, земја и др.) *~ тја́нака, кату чу́ така́ от зме́јут, зема́ две́ ка́дја, ту́ри а́ф ни́х по една́ кути́а со́л, тури́ и во́да, ги разбрака́ и кога́ до́јдоха самови́лите, накуси́ха,*

*ведéха, ча бéха солéни* [V,PM,132]; и: **сулéн***~ *"Славенцкуту" имă на полјту ки му бида "Сланица" и во имă ки бишă за сăто полја дур на морјту и дур ду Ембимбо, оти колко повичкја ода чувек ут зајди-слăнцă узгурнинта на земјатă-ј сè по-сулена* [МЕ(Р),75]; ~ *имиту "Слајнца", сувите сулени бари и тревите, шо и велјат сулило кажуват оти идно време полјто било мора. Ув некуј книги за Македонија сă велјă оти му била воата на блатту сулена то не е аслă* [МЕ(Р),76]; ~ *сулéна мáн'џ'а* (*присулéна* – со малку сол, *млóгу сулéна* – пресолена) [MS,s,109].

**сóли** impf 1.'посипува сол или нешто друго ситно' ~ *Блáгувиц – тó-ј прáзник уф-прóлит, нă-тóо дéн мóмичките сă-зăýчуват дă-мéсат. Дудéк мéсат мáјките им-сóл'ат шикéр уф-тéстто. Прáват блáга пугáча* [ПК,2(Грам),24]; 2. изр.: **ќи-ј-сóл'ат** (= не ги очекуваат, не им се потребни) [ПК,(Мор)].

**Солйло** top. 'рамно место, пољана, каде што им давале крма (со сол) на овците' (во реонот на с. Царвишта); називот е изведен од **сол** + суф. **-ло** (за образување на именки што упатуваат на дејство) [ЈИ,Ми ...,196]; со исто значење е топ. **Сóлиштето** 'широки пољани на кои оставале **сол** (да ја близат овците) + суф. **-иште'** (с. Долно Фраштене, Серско) [ЈИ,Ми...,196].

**соломоника** f 'начин на пеење', (сп. **'соло'** ?) ~ *áм да всадйш еднá топóла, штó ýма на Чингú-дилибéјан двóр, – вăрховету на сúн'у нéбе стúгат... И тóјнака станá, отúде на Чинги-дилибéини двóри, пеá соломонúка* [V,PM,142]; ~ *кóн'у потăна, батúса до корéма* (стомак), *не мóжи да излéзи. Тóјнака фатú да пéи соломонúка, излезé и самá Чингú-делибéја, сáкаши дá гу изјáди* [V,PM,143].

**сом** m, zool., Silarus glanus 'голема слатководна риба, ја има во Дојранското Езеро' ~ *тáа стăнáла, рúбите аднá пу-аднá исфăрл'áла-ј нă-пăто и рипнáла. Сă-ј-сирáла ф-кóшуфто и бигáла. Тóо флéве уф-сéлто: "Еј, рúби, о-о крáпуве, сóмуве"* [ПК,2-(Мор),225]; ~ *му-вúка: "Тéгли, кýмчо вăлче, сè сóмуве и крáпуве". И тигл'áјки ќýп му-сă-скинá пáшкăта. Излизé уд-вóта, сă-истрисé и сă-спугнá пу-лисúцта дă-ă-фáте и дă-ă-удáве, óти гу-излăжá* [ВК-(Пат),287]; називот **сом** е запишан и во Пазарско заедно со следниве називи за слатководни риби: ~ *ут ногуту турлиј риби шо-ј има ув блатту ки-ј речиме вија: сом, јăнгулја, крап, турна, гуџар, глинар и друзи. Ув вириштта на пустолцкуту "Малто блато" нема сăл сом и јăнгула* [МЕ(Р),77]; – називот **сом** е регистриран и во Гевгелиско: кога в село има слава, служба, сиромавиот ако не можел да купи *јангула* од Енице-Вардар, *сом* од Дојран, или *вардарски крап* (шаран) за да приготви *печуво,* тогаш ќе набавил *риба платица* [ТГ,208].

**сон** (и: **сăн**) m 1. 'состојба на физиолошки одмор, кога сетилата мируваат; кога човек не е буден, т.е. не е свесен за тоа што се случува околу него' ~ *зајчóф сóн* 'спиење на кратко време' [ПК,2(Ир),46]; ~ *вéли на нúх: Лáзар нáшо пријáтил заспá. Му рéкле Ученúцити: Афéндо, áко заспá, ки си разбýди. И ричé Исус за умрéшут: па óни си ýмша шо му вéли за сóнот. Тогá му вéли ашикирé* (отворено) *Исус на нúх: Лáзар умрé* [MV,K,286]; ~ *и си*

*навидéја, му си пуклунúле на нéгу; и утвурúле стóката, му дунсéле ма нéго дáр (бахчúш), злáтно, тимнјáн и смúрна. И на сóнут си сунúле да нé си óдат нáзот* [MV,K,306]; 2. 'различни слики, личности, настани што на човека му се редат кога спие – во потсвеста' ~ *и р'éч'и тóј: éут стрáха и јас сă разбудúх, гл'éдам сăн-ји б'áл тóсú* [MS,t,12]; ~ *му вéли: "éј мăжу, што тóлку са чýдиш? Далú ти потăнаа курáбите или пари нéмаш?" Сáнким тјáнака тúа лакардúи ги вéлиши на нéгу кату на шакá. Тогá и тóјнака отговори: не ми потăнаа ниту корáбите, но снóшти лóшо сóн засонúх* [V,PM,30]; ~ *отúде домá и заеднóч казá на мажó ú: "вáрај, мăжу, снóшти нáшут зéт вúдел на сóнут, ча на бéлојут óл дошлá една какарáска* (страчка), *от устáта му фл'áзи"* [V,PM,31] – во текстот среќаваме проширена употреба на предлогот **от** место 'низ': **от устáта му фл'áзи**; освен тоа имаме уште еден пример за испуштено иницијално **в** пред вокалот 'о': **ол** место 'вол' (сп. уште: **осук** 'восок', **ојска** 'војска' и др.); ~ *тогáс женá му му вéли: "вáрај мăжу, товá сóн лóшу е – еднó дéте úмами, мóже и товá да ни ýмри", И така женáта му влезé на млóгу гајл'á* [V,PM,30]; 3. изр.: **сăн гу ни фáти** (= кога човек не може да заспие) ~ *éпóхýбав'ạ н'éка си бúх у хапсанáта, парá сă тýк ш'ту л'éгнах на тóс ухтикáсан кривáт, áх, ýх!ú – у вáса нóш' сăн гу ни фáти* [MS,t,42]; ~ *и т'á си утúди дóл пукрáј манџ'ó и тóј вáсанóш' сă ч'ýдиш'и, кáк стáна тáс рáбута, úч' сăн гу ни фáти* [MS,t,37]; **бúхме искăрáли пу-адúн сóн** (= бевме отспали малку) ~ *бúхме искăрáли пу адúн сóн, кá дујдéте. Дујдéте уф-нúадно врéме* [ПК,2(Гăр),182]; **сóн мă навăлú** (= почувствував силна потреба од спиење) [ПК(Гăр]; **гу фáшта сóнут** (= заспива) [ДК-(Лип),106]; **сон да земи** (= да поспие, да се одмори) ~ *един вечер, што му дошло на сиромахот, кату легнал да поспие, малку сон да земи, отиде един скакал на триндафилот и гу изјади гонџету* [V,-PM,105]; **тéшọк сăн** (= кога човек тешко се пробудува – така е обично наскоро по заспивањето) ~ *и тúạ сạглáсили, рéшили дạ гọ-утéпạт. И лéгнạли вéчăрта, óти вéчăртạ, кạј двạнáјси, дин сáато, тéшọк пăрвиạ сăн, кóј кáк ќи-стúгни, кóј кọпáч, кóј бạлтúạ, и, дéкạ лéжи...* [ЛС(К),116] – во текстот имаме нерегуларност: звучната согласка, што поради фонетски услови станала незвучна – едначење по звучност (*тежок*, но *тешка, тешко*), останала незвучна и кога околностите се измениле, сп.: **тéшọк пăрвиạ сăн** ; **му фанá на сóнут** (= го затекна кога спие) ~ *Јóсиф, чýнки бéши прáвин, и а нéќаши да кáжи на сфéтут, тукý си умú да а устáва скрúшно. Кá си умú такá, éту и Ангел Господúнов му фанá на сóнут да му вéлиши* [MV,K,286] – во текстот среќаваме употреба на крат. зам. форма за неправ предмет **му**, наместо очекуваната 'го': **му фанá на сóнут**; **ка станáл ут сóнут** (= кога се пробудил) ~ *и вéли: Гóспот су нáс. Да ка станáл Јóсиф ут сóнут, чинúл кату как му пувéл'а Ангелот* [MV,K,305]; **за сóн утипáн** (= многу преморен, ненаспан) ~ *па Пéтро и дрýзи двéти бúле за сóн утипáни, да кáк си разбудúле, а видéле нéгувата слáва* [MV,K,305]; **на сон да ми дојде** (= да го сонувам) ~

изразот го запишавме во описот на следново суеверје: празникот *Св. Тудурица* (или: *Тудорува сăбута)* е посветен на младите што не се во брак, на тој ден некои (суеверни) девојки ќе украдат пченица, ќе појдат в бавча, со српот ќе разријат малку земја и ќе ги посеат украдените зрна пченица зборувајќи: "*Тоа што ми е таксан, дека да је и как да је,ваја вечар на сон да ми дојде, сус него да жнијам и да гу пузнајум!*" [ТГ,43]; исто така и кај Малецки: **на сăн'ạ** (= на сон) [MS,s,105].

**соне*** impf 1.'кога на човекот што спие на сон му се редат различни слики' – в. **сăнóва** ~ *и си навидéја, му си пуклуни́ле на нéгу; и утвури́ле стóката, му дунсéле на нéго дáр (бахчи́ш), злáтно, тимњáн и сми́рна. И на сóнут си суни́ле да нé си óдат нáзот* [MV, K,306] – на запишувачот, поправо на преведувачот на Библијата му се сторило дека словенскиот (македонски) збор **дар** на читателите (слушателите) нема да им биде познат и затоа го објаснува со турцизмот **бахчиш**, што го потврдува силното влијание на турскиот јазик врз југоисточните македонски говори; ~ *ка је задримала та млада ниевеста, [ду којна ду грива, ду девир ду рамо; [и што си му веле, веле ем гуворе: "девир, милин девир, дремка ме нападна' [сон сум си сунила, мојте два ми брата, [два бунара копат, и двата биз вода"* [ТГ,171]; ~ *и му си сóни на сóнут, си бигáл на Галилéјцката зéмња, и ка утúшал, сиднáл уф грáт шо му вéл'ат Назарéт* [MV,K,306]; ~ *дејна мисл'ум, нока сонум; [на вичери ми тикнуве, [дур залук ми залигнуве, [фил'џан слăзи сурунувум, [сијна риза јутупувам* [ТГ,368]; ~ *ка ме сониш, ка ме сониш, [на кого кажувиш? [– ка те сонам, ка те сонам, [на мама кажувам; [ка те сонам на мама кажувам* (погрешно пишува: 'на маму') [ТГ,205]; 2. гл. **сони** го запишавме и во следново верување: *огин уф куки да сониш* – ќе ти се случи голема несреќа, смрт во семејството [ТГ,314].

**сонува*** impf – в. **сăнóва** и **соне** ~ *ка ме л'убиш, ка ме л'убиш, [дали ме сонувиш, [ка ме л'убиш дали ме сонувиш? [– ка те л'убам, ка те л'убам, јаска те сонувам* [ТГ,205].

**сопка** f 1. 'препка' (= кога на некого во облеката ќе му подметнат нешто (пр. нога) за да падне); 2. 'врвка со која им ги врзуваат нозете на овците (кога ги стрижат)' [СК,336]; односно на коњите, за да не бегаат: ~ *клáј-му* (стави му) *нă-кóјно сóпка* (врзи му ги предните нозе), *дă нé-бéге, нéк пáсе тýк блúзо* [ПК,2(А Ќ),104]; 3. изр.: **сóпки ти-клáве** (= намерно ти пречи во било што) ~ *уф-сéкаа рăбóта сóпка ти-клáве, кá ќи-дúгниш глáва* [ПК,2(АЌ),104]; **сече му сопка** – споменатиов израз го запишавме во следниов обичај: кога на мало дете, кое штотуку проодува му се става препка од конец, и пред да падне некој ќе го пресече конецот, а друг *туруве вода*, зборувајќи: "*Куту вода брз да биде!*" [ТГ,122].

**сóпка (си)** impf 'се препнува' ~ *гувóри Исус: Нé и дванáдесет сáата дéнут? Кóј пуудúл на дéнут, нé си супнýа, óти му си глéда вúделот на вóа сфéт; и ако пуóди нéкој пу нóкја, си сóпка, óти вúдело нéма на нéго* [MV,K,286].

**Сопот** top. 'ниви', основното дијалектно значење: 'дрвена цевка, отворена одозгора низ која тече вода, чучур'; во срп. (и хрв.) *сопот* 'из-

вор, водопад', исто и во слов. *sopot* 'водопад'; сп. месни имиња: чеш. *Sopoty,* пол. *Sopot.* Се работи за прасл. геогр. термин, стсл. сопотъ; како топоним го има и во др. краишта во Македонија, пр. во Кумановско, во Велешко [ЈИ,Ми ...,196].

**сопразни*** pf 1. 'извади нешто од некој сад, испразни' ~ *тој-и р'еч'и: "хубаја! сопразни гул'амата банчфа винуту ... сид'а да можиш', да ха клад'еш' у банч'фата!"* [MS,t,68]; ~ *и тојнака му дава кесету и му вели: "ету това продадох". Кату зема ахтаринот кесету, гу сопразни и га брои: двеста алтăни имашц аф негу* [V,PM,34]; ~ *тојнака сос радос млогу отиде на дома му сос онаа капа и рече сам себе си, да га докимаса капата, дали е на истина и фатил да вели: "напални си, капа, сопразни си!"* [V,PM,83] – во контекстот имаме случај на изразување на вокатив со формата на номинатив: **напални си, капа!** (м. 'капо'!), што претставува потврда дека и остатоците од деклинацијата не функционираат редовно; 2. 'истури' ~ *и пуснал сунгарите* (пишува: 'сугарите') *на езера, водата ја беа смрăкнали, тогас сопразна винуту на езера и, кату ож'адн'аха ламите, го испиха виноту* [V,PM,185].

**сопразнува** impf – в. **сопразни** ~ *да га докимаса капата, дали е на истина и фатил да вели: "напални си, капа, сопразни си!" И капата фатила да си напăлнува пари и да са сопразнува* [V,PM,83].

**сóпре*** pf 'задржи' ~ *мáјкăта рéкла:"óди ти, дéтто ќи сéде дóма". Вóа ка лижáл тáм, рипнýве: "Јáс ќ-óм, тáтко, рéкăл, јáс бидéќи, зăшó ќ-óјш тú?" Нă мужéле да гу сóпрат* [ИГ,115] – зборофомата **бидеќи** се јавува со зачувана глаголност, т.е. како гл. прилог: **јáс бидéќи, зăшó ќ-óјш тú**?; ~ *му-купú нúви уд-Рáдуво, нúви му-купú и ут-тýка, му-рăздилú. Пу-двајсе декара ниви му-дде. Нă-нáс супрé, е пă úма и мăсрáф* (трошоци), *óсум дéкăра супрéме нă-стáрте нă-нáс* [ПК,2-(Иц),286]; ~ *и óн вúка: "Бгáјти, нé-мóж да ги-сóпра, бгáјти, óди-ти сти!" И си-отúшили тúа, си-зéмáл злáторо чов'áко* [ЛС(К),118]; ~ *дéк ќ-ýмрум тáм, дéк ќи-мă-глéет тáм ќе-ј тáа нúва, нă-мéн сјáа супрáх та: аднá нúва. Нă нúх му-дилúме дрýги нúви, му-дăдéмă* [ПК,2(Иц),286].

**сор** m 'земјоделска алатка, направа за сечење трње' ~ *мýѓи Крýша и мýѓи нáс úмше дрýги ритчúна, пă зăт тúа ритчúна-ј Крýша-Бăлкáн. Она сă-вúкше, гулéмјо-и вăрх Стăрвица. Аа, висóк вăрх. Нáјви-сóк вăрх нă-Крýша, Стăрвица он сă-вúкше. Куту сéчин бúше уд дóлнăта стрáна, куту срăп, куту сóр зăвúјн* [ВК(Шт),288].

**сóрче** n 'вид нож' ~ *тó-ј нóш ус-зăпци, сă-зăтвóруве, мáлчко-ј кут-зăвúјно. Ус-нéго си-бéрме димил'ýс* (нане), *мăгдăнóс и трéва зă-јáгăнто* [ПК,2(Гăр),105].

**сос** (и: **сус**) praep 1. 'за означување на заедница' ~ *наеднó јадјáши сос траговецот и когá отúдоха на неговата кăшта, сиромáхот са почýди сáмо на скалата што и вúдел* [V,PM,13]; 2. 'за укажување на состојба' ~ *излезé да са шéта по касабáта, фатúха трагóфците да гу питат за имáниту. Кату чýха свјатóт за нéговото имáни, отúдоха до гимиите, гу видóха и гу цениха сос цéна хáрна* [V,PM,14]; ~ *си облечи сос вретенарски дрехи,*

**стạргáло** n 'домашна направа, ренде' ~ *сạс стạргáлọ сạ-стăрже муркóфче, пăтáтичкạ, зạ сýпạ áли чóрбạ*; сп. гл. **стăрже** 'струга' ]ДС(Ч),52].

**стạрée** impf 'станува повозрасен' ~ *перделúй ej он, чувéко стăрée, пердé úма нă-óчте, áку нé глéде* [ПК,2(Грам),240].

**стạрúќ** m 'дете што се однесува како возрасен – стармал' ~ *áкọ дтéтọ прúкạжýвạ кáкọ стáр чув'áк, нóгу гувóре, вúкạхме му стạрúќ* [ДС(Ч),54].

**старинцки*** adj 'кога нешто се однесува, односно носи знаци на минатото' ~ *ув во село сă имă сăчувано и такво старинцку тукмејне мигју бејзте и силјајнту, шо било едно време секăде и шо-ј устанато сăл ув Аваре* [МЕ(Р),87]; ~ *а па ни един нема зено да написа за него нешто повеќе, ут то мадаф, оти тука едно време е била старинцка "Пела" или па оти тука имало биволја. Европејците ду сеа гледаа сăл ка да истрăгнат нешто ут там ако са имаше најдено* [МЕ(Р),69]; ~ *таквијăт лјудă не знаат нови рăботи, не правăт нови арџувă, сами рăботăт и не сă ногу ихтизалиј уд јарăџијте; они и сă дрăжăт нă старинцките редишта* (обичаи, норми) [МЕ(Р),87].

**Старите Огради** top. 'долина, ниви' (Избишта, Драмско) [ЛИ,Ми...198]; во стариот јазик зборот **ограда** се јавувал со значењата: 'градина во близина на селото' и 'кошара'; првото значење и денеска е многу присутно во македонската микротопонимиска номенклатура.

**стáриц*** m 'стар човек' ~ *урáчут сăчудúл – чудúл и си-рéкăл нă-ýмут: "Ај дă-вúдме и вó мурạфéт нăдéуту" и зăурáл тăкá, кá му-кăжáл стáрицут; кă-извăдúл три-четúри брáзди, дéду Гóспут гу-питáл: "Е, му-вéле, кá ти сă-пýле сéгă урáјниту"* [ДВ,309]; ~ *неа ја ареса, и му флезе на сăрцето нетре. Тогај питал на хорото старциту: "чиа е таја мома?" И они му рекоха: "таја мома е на Лиму кехаја"* [V,PM,163]; ~ *крúвăју стáриц* [ПсС(З)65].

**старјув*** adj 'нешто што му припаѓа на старецот' ~ *стариот му вели: "синку, благодарим ти динеска, што ми помогна, затова това вечир ти са мол'ам: ела да идими аф мојта пештера!" Станаха двата от тамука, отидоха во старјувата пештера* [V,PM,84].

**стáричко** n, dem. – в. **стáро** 'жито' ~ *тýка тúạ нúви сă-слáби зăстáро. Лáни шó стáро искăрáме. Вáа гудúна нă-мужáа дă-сéат, сýша бúше. Ич нă-мужáа стáричко дă-сéат* [ПК;2(Иџ),288].

**стáро** n (= жито) ~ *дéлто купú нúви уф-Рáдуво зă-жúто, тáм. Тýка тúạ нúви сă-слáби зă-стáро. Лáни шó стáро искăрáме* (многу се родило) [ПК,2(Иџ),288].

**старовремцки** adj 'нешто од далечно минато' ~ *на планијнте се наогјат читири старовремцки градишта и на иден уд ридиштта шо му прават мегја на полјто ут ветăрут* (од север) *ăј иден град ут турцко време, а то је Пазар* [МЕ(Р),72]; ~ *тúạ кá сă-уплáшат, устạвúли пáри и сé. Стạнáл сăбáјл'то бýмбăрчто, зúме пáрте. Тă кá-с-нăпрáве адна кăшта. Сă-жинúл тáм. Стăнáл чувéк. Стăрувréмски прăкăжнúци сă, áма úм* (имам) *нóго зăбрáвно* [ПК,2(Мор),234].

**старóлак** m 'направа за ткаење платно и сл.' – Малецки називот го запи-

шал во с. Висока, додека во Сухо се употребува општопознатиот назив **разбој** [MS,s,107]; ~ *после годишот момата ја основа камухата, ја кладе на старолакот да ја ткаи. И ткала, што и ткала, дојде и време за свадбата* [V,PM,194]; ~ *курдисали веки, свадба чиниха, дојдоха, ја земаха нивјаста момата. Остана камухата неткаена на старолакот: нихто н'ахто не знаиши да влези на старолакот* [V,PM,195].

**старос-та** f 'напредната возраст, втор дел од животот' ~ *това владика на сиромахо гу викна и му вели: "господине, млогу ти са мол'а детету да гу пуштат на даскала, зашто, кату гласо што има, сос това глас он ке да ти храни и тебика и мајка му на староста"* [V,PM,37]; ~ *на нова́ вре́ме имашја аді́н челове́к адна ста́ра ма́јка млого, што не мо́жешениту́ да хо́ди, ни́ту да гледа ут ста́рус* [V,PM,263]; ~ *риче́ на не́а: Сфе́ти Ду́х ки флéзи на тéб и тó шо ки си рóди ут тéб, Сфетéнио, ки си ка́жи Господи́ново Си́н. И éто и Елиса́вет, тфóа рудни́на, и óна устана́ тéшка за дéти сéа на ста́рос* [MV,K,316]; ~ *нắмужни́цта (нắмужа́чкăта) и ста́руста óдат за́адно* [ПК,2(Грам),80]; ~ *и тройцата а́хкали и пе́шкали вел'а́јке: "óх нии сираци, по една́-една́ паричка да ги собирéми, па́к сéга да на ги открадат! Ох, тешко на на́с! Ка за живувами сега́ на староста́?"* [V,PM,189].

**старусиде́лиц*** m 'жител на некое место од дамнешни времиња' ~ *уф-Ку́куш сă-по́виче кулиша́не, и ут-Стру́мица и́ма; нă-Ште́рјо и́ма, нă-Мали́но и́ма, нă-Кăл'ни́кăфци и́ма. Старусиде́лци не́ма уф-Ку́куш ни-аді́н, за-ле́к* [ПК,2(Крец),310].

**старути́ја** (и: **старуш'ти́ја**) f 'стари работи' [MS,s,107].

**старчо** m, vok. pej. 'старец' ~ *отишел у една гора, кăде одел дефот катаден да пала* (бара) *л'уде, да јаде. Јане зимал сос една балтија да чука на едно дрво. Дојдел дефот и му речел: "Шчо правиш тува, бе старчо?"* [ШС,5(411)] и: **старчо́к** [ПК,2(АЌ),106].

**ста́са*** pf 'пристигне' ~ *е па́ сја́ кинисáли, ка́ удúли, удúли, стăса́ли га́јре ду-а́дна че́шма. Ка́ стăса́ли ду-та́ че́шмăта во́да пија́ли, а́ма ко́ј ќи-сă-нăпи́е ут-та́ че́шмăта еле́нче ќи-сă-чини́ло* [ПК,2(Пл),-258]; ~ *истắрчувум прă тиắ ко́јсте; тóă уфча́рчăто: "Ти ли си тóă изгу́бăнјо?". О, о ма́јкăта. "Ас-сум", ви́кум. "Тắрчи, риче́ пуме́не ско́ро дă и-ста́сăме. Нă-фил'а́н ме́сто биа, а́ку и сти́гнăме а́рно, а́ку не́ ки-уста́ниш"* [ПД,173].

**стạсио́н** m 'станица' (железничка) ~ *ф-кăшти сạ ọстанáле мăштéạтạ и ýјнạ Мạрúјạ. Тáткọ и ýјкọ ọтúшле сạ нạ стạсиóнọ да ги пọвéдạт дрýзите уф-Пéтрич пạ дạ сạ-вắрнạт пáк уф-слóтọ. Пọ-н'áкọе вр'áме и óни сạ-дóшли нạ-стạсиóнọ* [ДС(Ч),167].

**статива** f 'поголем прат на кој има ставено украсени крпи, се користи во свадбениот церемонијал' ~ *тогај кинисуват за нивјаста сички да подат. Кумот вели: "ајди создрави, добар пăт, добро кăсмет!" Така трăгноват, кату за подат на нивјастински двор. Тамо за најдат стативата висока. Тамо за постојат, дур да ја стигнат* [V,PM,249]; ~ *нетре от богазјајту прајат благо вину с мет, ги служат сватовиту и на кумовиту*

*по една ч'аша. По служен'ету пак он, што стигна статјавата, сă-бира зелени кăтки, нај-напрет на кумот му дава една кăтка и чев-рета* (украсено крпче) *му дарјува от статвата* [V,PM,250]; ~ *и те на пентук вечерот* (попладне?) *ча-сот на един за везмат едно девер-че сос них, за подат на татка и на отбратките. И как за по-дат на дворот, перво за изваджат статјавата от земјата нивјастата и зентјут* [V,PM,251].

**статмо́** n 'железничка (односно поли-циска) станица' [MS,s,107].

**стафи́да*** f, bot. 'суво грозје' ~ *тури еди́н ара́пин покра́ј жрја́пчето и му ве́ли на ара́пинот: "да му да́ваш да ја́ди што са́ка!" Па́к на́ жрја́пчето храна́та му е би́ла: стафи́ди, ми́гдали, орја́хи, ле́шка и дру́ги такви́и* [V,PM,120].

**ста́фуриц** m, zool. 'голем, стар глу-шец' [ПК,2(АЌ),106].

**ства́рно** adv 'вистински, реално' ~ *Се́-дам годи́ни ќи-би́ди гол'а́ма су́ша, н'а́ма ни́што да и́ма". Су́вото* (поименчена придавка) *го-уни́шти на пло́дното, уни́шти дарва́та, уни́шти сѐ. И ства́рно до́шла су́шата. Пăрвата годи́на истăрпи́ли* [ЛС(К),112]; ~ *зи́ме то́ де́тто, о-искăпăве су-сăпу́н, о-нăма́жуве зијти́н, зи́ме ут-та́а пе́пăлта. И ства́рно-ј то, ни́и ка́ пра́вăхме вăјци, цăрвăли́ј вăјци, ут-пе́пăлта, ни сă-скăпу́вăт прăстуто* [ПД,148]; ~ *били́ три́ бра́та. И та́тко-ни и ма́јка-ни живи. И се́га старве́се ка́о ста́р. И до́шал кра́ј ве́чи, при́мар, да ги д'а́ли. И ства́рно, шо́ ве́ли фами́лиа и-мо́ра да с-де́л'ат, на́ли* [ЛС(К),112].

**ство́ри*** pf 'создаде' ~ *"Да́јт-му, ма́јко, ут-ти́а зла́тните пăрстине, еди́н, и о́н дă-пузна́а не́што". Да́ли-му а́јн зла́тин пăрстăн и са́а о́на ка́ гу испра́ште нă-де́тто ре́к-ла: "Слу́ши, сăс то́о пăрстăн шо́ дă-нăми́слиш сѐ ќи-ство́риш. Са́мо ја́ко до-чу́виш"* [ПК,2(Ним),263].

**стеге** impf 1.'притиска' ~ *Бог да јобије, мамо, терзијчето, [аман, аман, мила мале, комшијчето! [што ми скроји, мале, јелеченце, [аман, аман, мила мале, јелеченце! [што ного ме стеге чак јод мишки* [ТГ,39]; ~ *"Богме, Митро, ќучук Митро, [Не сум нашал срма кулан, [ако најдех па те лăжум, [куту него да са чинум, [на твој појис да си лежум, [тенка снага да прапашум, [дејна нока да ја стегам"* [ТГ,371]; ~ *Бог да јобије, мамо, кундурџијчето! [што ми прави, мамо, пандофлички, [што ме ного стегат, ох јоф пр-сти, [ох јоф прсти, мамо, чак до пета, [ох глава, ох срци, ох тенки пулувинки, [за комшијчето* [ТГ,39]; ~ *ка́ киниса́ да си хо́ди, сфе́тут гу сте́гаа, би́ле но́гу. Ету идна́ же́на, му те́чиши крăф двана́де-сет гуди́ни и сăто има́њо си гу даде́ пу икимџи́ите* [MV,K,276]; 2. 'притегнува' ~ *о́де, па́ле, гу нăјду́ве не́гувут ко́јн. Оăт нă ца́рут му кăжу́вăт: "На си́н ти ко́јнут гу зима́". Зима́л се́длуто да му кла́де. Зи́ме кула́нут дă гу сте́ге. Кă гу удира́л кăишут ко́јнут ду куле́ни уд зе́ми флива́л* [ИГ,115]; ~ *ба́пка (сă-ви́ке) кли́но шо гă-сте́ге ко́ста* (го прицврстува косилото со рачката на косата) [ПК,2(Град),22]; 3. 'допира' ~ *на то́а вре́ми, но́го л'у́ди уде́ле пу Исус, и гу сте́гаа. Па идна́ же́на има́ла бо́лка да крăф му тече́ла двана́десет гуди́ни* [MV,K,324]; 4. изр.: **стеги зăбе!** – се кажува кога некој ќе се пожали дека не се чувствува добро, т.е. *стеги зăбе*

(= притискај ги забите за да не ти излезе душата) [ТГ,248].

**сте́гн'ант** adj 1. 'слаб, ненахранет'; 2. fig. 'тој што не сака да троши, скржав' [MS,s,107].

**ст'е́гне*** pf 1. – в. **стеге** 1. ~ *Пе́три изва́ди идно́ ицé ут џ'ибо́т, гу ст'е́гна ицéту сăс ка́минут на-бу́н и пу́сна о́да* [MS,t,75]; 2. 'оптегне, повлече' ~ *Ету ка́к: фăрли сува́л'-кăтă су-де́снăтă рăкă, сте́гни-гу на́пкум ко́нцут! А тăка́! А-се́гă фăрли суфа́л'кăтă су ле́вăта рăкă удле́ву и па́ сте́гни ко́нцут!* [ДВ,-310]; 3. 'заврза'~ *прифта́са ч'уф-ч'и́јата, ја ст'е́гна турба́та, ја фа́ти лиш'и́цата* [MS,t,77]; ~ *то́о нă-мужéл дă-ј-скăрше атăро, о́де дă-зи́ме ле́п и кутри́нта и зąка́рăве. Та́а ги-вăрsа́ла ф-по́друмо и зăтна́ла им у́ште ус-буба́јк – дă-не́-слушăт, и́ стăгна́ла ја́ко* [ПК,2(Мор),228]; 4. 'принуди' ~ *си заемнах пет стотини гроша, та, кога дојде времето, не можах да му ја платја. И тој един ден ми најди на чаршиата та ми стегна многo, сакаши да ми затвори* [V,PM194]; 5. изр.: **де́к си-с стегна́л**? (= каде си тргнал така на брзина); **сте́гни сјо́–о ѓо́то** (= ангажирај се сериозно) ~ *ни́м че́ки уд-дру́к, ту́ку сте́гни сјо́-о ѓо́то* (**ѓот** = задник) [ПК,2(Грам),43].

**сте́гнин*** adj 1. 'притегнат, зацврстен' ~ *ус-н'а́а (ус рăчи́џăта) сă-дăрже ра́лто. Она-ј сте́гнина уз-баски́ј* [ПК,2(Грам),99]; 2. 'прибран' ~ *дибе́л-еј, а́ма сте́гнина мо-ј сна́ж-та;* 3. fig. 'скржав', в. **сте́гн'ант** 2. ~ *но́го сте́гнăна-ј та́а ма́јкă-ти, ни́штo не́ да́ве* [ПК,2(Гăр),99]; *е-ее, о́ј Рăнкăта дă-т-да́а не́што, сте́гнин-еј* [ПК,2(Гăр),195].

**ст'е́гнува*** impf – в. **стеге** ~ *"ја́с то́лку куве́т и́мам да ст'е́гнувам ка́минут да зва́ждам о́да!"* [MS,-t,75]; ~ *утига́чка-ј дăрво, ус-не́го о-стигну́вме кро́снуто* (дел од разбојот) [ПК,2(Драг),123].

**Сте́к Пе́тăр** top. 'мал манастир во близина на с. Плевн'а, Драмско'. За Ј. Иванов формата *Стек* претставува скратена генитивна форма: *Светог,* а ова од свѣтого [ЈИ,Ми...,199].

**стел'а** f 1.'дебела покривка што се става на долниот дел од самарот и на тој начин го чува грбот на добичето од триење и повреди'; од долната страна *стел'ата* е од дебел шајак *(аба),* а од горната со овчја кожа, во средината *стел'ата* е исполнета со слана 'ржаница [ТГ,420]; 2. 'постилка врз која се чува свилената буба' [СК,366]; 3. изр.: **сте́л'то мј-о: изде́те** (= сè ми зедовте, сè изедовте) [ПК,2-(Гăр),106].

**сте́л'ка** f – в. **стел'а** 2. – називот го среќаваме во описот како се одгледува свилената буба: ~ *Ама пу-идна́ ниде́л'а ки-по́чне џрăвче дą-сą-пуја́вуве е́ндрăчку и ки-по́чниш пу-е́ндро ли́шче дą-дро́биш. Се́ква ниде́л'а о́на сą-сличу́ве, сą-гулиму́ве, бу́бичкąта ки-ста́не пугуле́ма, се́ква ниде́л'а ки-ма-ą ме́ни сте́л'кąта* [ВМ(Стр),317] – зачуваниот остаток од назализам: **е́ндро (ли́шче),** што го среќаваме во контекстот нè упатува дека односнава појава (траги од назализам) се среќаваат на поширок терен во Долновардарско, конкретно во Мегленско.

**сте́лна** adj 'крава (или биволица) којашто во утробата има мало' [СК,366].

**стемне*** pf 1.'фати мрак' ~ *иноу-де́те уд-се́ло нă-се́ло ути́шăл нă-ни́куј кра́ј. Гу-стимни́ло. И му*

*ро́пнăл та́му. Му-ре́кăл: "Ако мо́же да спи́јăм ту́ка"* [ДК(Ем),-151]; ~ *у-три́ са́ато ќи-си-бе́гме, дă-не́ нă-сте́мне* [ПК,2(Град),23]; ~ *пак то́ј ни ослу́шјал, ами́ отише́л фаф ходае́та сас хала́јткатa да приспја̄т. И кога́то стемни́ло, е́то еди́н хара́ми́ја сас са́бја фаф рака́та пра́во на не́к да го́ загоби́* [V,PM,254] – во текстот среќаваме безличен глагол без зам. форма 'се': **кога́то стемни́ло** (место 'кога се стемнило'); 2. – (**са**) ~ *и му наси́пали на едно́ вăрши́ло по една́ мја́ра от фрет се́мјата и го нака́рали "до у́тре ра́но ако́ мо́жеш да ги отбе́реш – ха́рно, и шта та загоби́ме", та си отишли́. И като́ са стемни́ло, распла́кал са, што да пра́ви* [V,PM,258]; ~ *вл'а́гла фне́трека и ги-з'а́ла маче́нцето, куче́нцето и кутле́то. З'а́ла мума́та да-ја̣де́ и маче́то зам'а́ка, куче́то почна́ да ла́ј. Т'а́ ги-наја́ла и-легна́ла да-спи́. Куга́ са-сте́мни, дујдо́а калика́нзи* [ВС(Кал),336]; ~ *и то́ ве́чăрта до́јде, ка́ сă-сте́мне, сă-ка́че нă-то́ дắрвуто и ту́ка се́де. Едно вре́ме, ѓа́вул'то па́к сăзбра́ли, да сă-питу́вăт ко́ј шо нăпрăви́л* [ПД,167] – во контекстот има честа употреба, скоро редовна, на перфективен презент: **то́ ве́чăрта до́јде, ка́ сă-сте́мне, сă-ка́че нă-то́ дắрвуто;** ~ *му-ве́ле: "Арно, чу́по, да́ј ба́ба ќи ти испре́де. Оди ти, па́си си ă кра́вăта! Да́ј-му ли́ста уд зе́л'ка дă-ја́де!" И си-у́ти́шла чу́пăта д-ă-ра́не кра́вăта. Ба́бăта му-исприди́ла приде́нуту. И сăстимни́ло* [ДК,120] – во контекстот има проширена употреба на зам. форма **му** од машки во женски род: **дај-му (на кравата)**.

**стена** f 'голема камена маса, карпа' ~ *и тој киниса та отиде на планината и викнал "партал мајко". Та излезе прас една стена една стара самовила и му вели: "Што иштиш синко?" И тој ја вели: "Мја пусна вашата керка водинчарка, да ми дадеш златнио тас"* [V,PM,277]; ~ *Кăрцката земја-ј песоклива, цăрвеница, цăрна прăс а најповикје-ј стена покриена су тенок ред* (слој) *прăс. Там кăд се садени лозјата на угри-слăнца ут селто ридиштта сă сăл песокливи* [МЕ(Р)78]; ~ *и тја казала на татка и: "Тате, един јунак дошел, сака да са глави на теби хизмиќарин". И тој рече: "Нека дојди да гу видја". И така младата самовила излезе и гу зема нетри на нас стена, гу закара пред татка и* [V,PM,278]; ~ *се бурија, се мајаја цал ден ду пладнина. [Се излăжа Ванѓелина, удрила на него, [си удрила на него, [си удрила, Ванѓелино, али не го секла... [Сила дујде, леле џанум, на Попов Јуванче, [си ја фати, леле џанум, црна Арапина, [си ја фати, си ја удри јуд бела ми стена* [ТГ,41] – во текстот го имаме адверсативниот сврзник **али** наместо 'но': **си удрила, Ванѓелино, али не го секла**...; сп. top. **Стени́те** 'брдо со карпи', во реонот на с. Савек, Валовишко [ЈИ,Ми...,199].

**сте́нке** impf 'офка, се жали' ~ *а́нџак сте́нке, нă-мо́же дă-сă-мắрдне* [ПК-,2(Драг)27].

**степа (се)*** pf 'почна да се мава' ~ *Вaја утиде за вода, а вaја пак за дрва. Ка дујделе, вaја веле* (таа што била за дрва): *"Вaја е вода лоша!" Вaја веле* (таа што била за вода) : *"Вија дрва са гнили!" Са скарале, са стипале* [ТГ,119]; ~ *"Как, как уф селто? Са карат?". Воја чувек па знајал оти вaја застра са нал'ути и леб не зима, и му рекал:*

*"Море, ки са истепат! Не знам, може ду сеја и да са стипаја"* [ТГ,373]; ~ *кумшијте нăпрăвили чу́дба, сă-стипáли з-áјн гắс мéсто* [ПК,2(Грам),133].

**Стефчо** – м. лич. име запишано во Кукушко ~ *нáјнóго мă-ąрисá уф-Лагадúна, нé уф-Мурáрци. Уф-Су́хо и уф-Бараклú Џумáа свирáчто цéлдéн ми-свирáа. Тáм купúх двé зу́рли, му-ј-дąдéх на-Стéфчо. Ут-Су́хо нă-вáки чúсто македóнцко гувóрат, ду́р пóарно и уд-нáс. Уф-Лагадúна над двéста и усу́мсе кắшти úма нáши* [ПК,2,(308)].

**Стéфкуф Бунáр** top. 'длабок извор на семејството Стефкови' ~ *úмше и* **Клáјнци** (top.), *вуднúште, бунáрче тăквó, кăјнáче, сă-цăрпе вóда уднúх, úмше и...* **Стéфкуф Бунáр** [ПК,2(Мор),216].

**стивасајне** n 'дрндање на *бубак* (памук) пред да се преде' [ТГ,361].

**стивáсе*** pf 1. – в. **стивáсуве**; ~ *сáке до:-стивáсум тóо бубáјко, дă-сушúм áјн јургáн*; 2. fig. 'тепа' ~ *кá-ќ тă-(нă)стивáсе тáтку-ти, ќи-вúјш дéк сă-рóжде лéбо;* 3. 'многу јаде' ~ *áма стивáсе стáрјо* [ПК2(Гăр),106].

**стивáсин** adj 'памук исчистен од семето' [СК,336].

**стивáсуве** impf 'дрнда памук' – в. **стивасин**; ~ сп. **алáч** (= *чувéк шо стивáсуве бубáјк*) [ПК,2(19)].

**стига** impf 1.'задоволува, не треба повеќе' ~ *пак тојнака му вели: "не сакам да ми отнесиш дур тамука, стига да ми кажиш сокакот* (улицата), *јазе типăра сам отивам"* [V,РМ,34]; ~ *и си рéкоха едúн на друк: "Хáјде да гу отрéпеме!" И тузú си рéкоха и зéха кáмене становúти та фắрлеха по нéк, за да гу́ отрéпат!" И си рéкуха миждо тјах: "Стúга вéјке кáмене да фắрлеме"* [V,РМ,263]; ~ *нађоха един јунак, којто морету гу смрăкаши сос устата му, и от носот му са убесуваха ледници. Они, кату гу видоха, са почудиха, ча му не стигаши водата: дури сос песокот га смрăкаши* [V,РМ,44]; ~ *тојнака вели на мајка му: "дека са тиа моите другари, што утепаха заинциту, да му кажа едно јунацво на них, ча не стига што ми земаха заинциту, л'у и ми вăрзаха за тополата?"* [V,РМ,104]; 2. 'досегнува' ~ *áм да всадúш еднá топóла, штó úма на Чингúдилибéјан двóр, – вắрховету на сúн'у нéбе стúгат* [V,РМ,142]; 3. 'стасува' ~ *úма пáри, úма влáс, сéгде стúге, сéкуј му прáве éвала* [ПК,2(Гăр),160]; 4. – **(сă)** 'се постигнува' ~ *мóре тáјфата нéк тé-ј жúва и здрáва сè дру́го сă-стúге* [ПК,2(АЌ),111]; 5. 'помага' ~ *карам те сино, јучам те, [мајчина јука не стиге! [слези се доло јов јудајче, [са чини жив ли мртовиц, [сите ки дојдат да те видат, [сите ки дојдат да се простат, [бел'ким Лил'ана ки дојде* [ТГ,213]; 6. 'помина доста време' ~ *јатрва си дојде: ["Јано, мила Јано, [ајде ел да ручме, [стиге те чикаме". [Што си веле Јана, [веле ем гуворе: ["Милна ми јатрво, [рачок нек ве слатук! [на мен не-м са јаде"* [ТГ,329]; 7. изр.: **толку му стигала памиту** (= се кажува за некој со ограничени интелектуални можности) ~ *вáа му-óде нă-стáпу. Зил'áва жéна-е. – "Стáни, бреее, стáп! Стáни, óди бре истéрăј крáвите! А бре, стáни смéти! Стáни нăпрáј ру́чук!"Тó си-стóе. Стáпу знáе? Ама зил'áва, тóлку му-стигáла пáмиту* [ДК(Паљ),124]

– во контекстот има употреба на формата за номинатив во служба на вокатив: “**Стáни, бреее, стáп!**”.

**стиганѝса*** pf 'остави, даде' (?) ~ *идúн д'éн' му бúха дукарáли на цáр'у ин'é иримбúци и му ги стиганúсаха* [MS,t,18].

**стѝгне** pf 1.'пристаса некого' ~ *отúде човéкот, ама кóгу ке да нáјди? Они побегнáха. Тогас кадиата познá нихната крúвина, прати да ги тера* (бара), *ама не можá да ги стúгни* [V,PM,9]; ~ *"јáс тáка нé-сă вéрвăм нă-вáс. Вúа ќ-и-субéрте, ќи-бéгăте. Дек ќи-вă-стúгнăм јáска?" – "Е, шó дă-прáјме?" – "Сăте зă-пáшките ќи-вă-вăрзăм зă-крýшта, кă ќи-сă-ýрвăм, ќ-и-дéлиме". Тúа кăндисáле. И сă-кăчýва, и бéре вá* [ДК(Лип),118]; ~ *кинисала Руменка за вода, [и калеш Петруш пу неја, [ја тука, ја тамо да ја фтасе, [ја стигнал дури на чешма* [ТГ,205]; ~ *дошла котката, му ја зе главата и побегнала; оставила само бл'удуту на софрата. Стана тој кахарлиа, котката да ја тера и тука, и тамо, дур на татковата му кăшта ја стигна* [V,PM,211]; 2. 'пристигне некаде' ~ *и кату тúваха двáта, хизмикáрот сè глéдаши да нáјди н'áкој скрúшно мјáсту да гу утéпи. Пóсле нáколку дéна стигнáли на едúн балкáн, нéтри на еднá гóра, штотy сал еднó нéбо са глéдаши* [V,PM,26]; ~ *ох, си киниса, грејин Ил'о, [сус кола да јоде, [ох, сус кола да јоде, ѕанум, [жито да пурдаве, [ох, си је стигнал грејин Ил'о, [јуф града Солуна* [ТГ,39]; ~ *и кату стигнаха на стредја пăнтјут, ету отпрет них излезе една страшна змиа сос златни крили, летна наврăх нивјастата* [V,P-M,207] – во контекстот среќаваме пример за проширената употреба на множинската наставка **–и** и кај именки од ср. род: **змиа сос златни крили** (м. 'крила'); ~ *е, дује́ла, нéма вóда, нă-мóмăта ин вúке: "Нéма брă, чéдо, чéшмăта нă-мужéх да-стúгнам, нă-чéшмăта нă-мужéх д-óдум". "Амă мă-свáли, јáс ќ-óдум, мă-свáли"* [ПД,164] – во контекстот имаме уште еден пример за необичната линеаризација: крат. зам. форма стои во препозиција во однос на глаголот и во формите на императивот: “**А мă мă-свáли, јáс ќ-óдум, мă-свáли**”; појава непозната во западното наречје, иако таму, под влијание на балканската јазична алијанса, зам. форма по правило се јавува пред глаголот; 3. 'успее' ~ *гу пристигна дури аф среду морету, и как гу виде от срешта ошти, ча е бил јунак... му рече: "ади ајол мадам, таков јунак си, аку га зема момата за тебика халал да ти е; ама аку га дадеш на друг, да не стигниш да излезиш от морету!"* [V,PM,77]; 4. 'досегне' ~ *братите му отúдоха, земáха четирúјси товáра вăжи, гу вăрзáха, гу пýснаха аф дýпката; вăжето нé стúгна, врăзáха и четирúјси лáкт'а пóјас, тогáс достúгнал* [V,PM,135]; 5. 'се врати' ~ *му вели на царјут: "царју, јазе сега ки ида да чинам хазăр л'аков и после от три дни ке да дојда да си фатја да ти излекувам". И така царјут му вели: "ах синку, скору да стигниш!"* [V,PM,35]; 6. 'заврши нешто' ~ *кату чý такá јунáкот, катý арслáн хрипнá на врăх змиáта, извадú сáбјата, га заклá; дур да стúгни да га закóли, еднóту мáлку гу изјáди* [V,PM,23]; 7. 'спечали' ~ *дéвăт гудúни трéбă дă рăбóте дă ги стúгне тúă дéвăт лúри* [ПД,113]; 8. 'задоволи' ~ *ăшчúăта му-дунéсăл*

*две́ ја́јца вӑре́ни зӑ-дӑ-ја́де.И чо́ику ја́шӑл и си-зӑми́нӑл. И пу-но́гу гуди́ни сӑ-вӑ́рнӑл уд-гурбе́т и кӑ́ко чо́ек ути́шӑл дӑ-му-пла́те. Тугá ӑшчи́ӑта му-изва́дӑл, идну-иса́п шчо́ це́л гурбе́т не́-му сти́гнӑл* [ДК-(Деб),155]; 9. 'достаса' ~ *и кӑ-дујде́ бли́зу го́рнӑта зе́мна, о́шче пред дӑ-гу-изва́де пи́л'ту, ре́кӑл – кра́к, а не́ му стигна́л ме́суту, нима́л шо́ дӑ-му-да́де, уд-но́гта си-се́че ӑнӑ-кума́т* [ВВ(Крон)]; ~ *и ти́ạ сạгла́сили, ре́шили дạ гọ-уте́пạт. И ле́гнạли ве́чӑрта, о́ти ве́чӑртạ, кạј двạна́јси, дин са́ато, те́шọк пӑ́рвиạ сӑ́н, ко́ј ка́к ќи-сти́гни, ко́ј кọпа́ч, ко́ј бạлти́ạ, и, де́кạ ле́жи...* [ЛС(К),116]; ~ *то́ạ тạрго́вцọ, тạка́ е на́ли, бọга́т чọв'а́к сѐ ми́сли нạпạри́ти, не́ зạспа́л о́дмạ. Ми́слл да́ли ќ-сти́гни на-вр'а́ми, и-тạка́ нạ-та́м* [ЛС(К)107]; 10. 'ги има можностите, резултатите, со кои се изделува од другите' ~ *зӑ-ву́јк-ти ле́сно-ј. Муно́се ба́б-мо, му-но́се де́лт-ти, пӑ се́тне дру́ќте, и ка́ гле́јш, ни́куј нӑ мо́ж до-сти́гне* [ПК,2(Гӑр),203]; 11. изр.: **грехот ки ти стигне** (= ќе "платиш" за лошото што го стори) ~ *дојде и татко ѝ от хоруту сос разбиената нога, викајќе: "ох кутро пепелашко, излези да ми видиш, што ми стори един јунак на хорото!" Т'а пак му вели: "ох тате, нạ мајка ми грехот ти стигна"* [V,PM,206]; **ма́јкини кле́тви да сти́гниш** (= да се исполни клетвата од мајката) ~ *тугáј ма́мо ме втре́се, [и не́ ме ве́ќе претре́се. [Ша́нко бре́ си́но, вујво́до; [де́вит си гуди́ни ка́к ле́жиш, [ма́јкини кле́тви да сти́гниш* [ПК,2-(Крец),316]; **фа́ште нӑ-де́к ќи-сти́гне** (= работи нешто не организирано) ~ *диме́к се́куј си-фа́ште нӑ-де́к ќи-сти́гне* [ПК,2(Гӑр),169].

**стигну́ва*** impf 'доаѓа, пристигнува некаде' ~ *ди́н в'а́тọр ду́е, стигну́вạт дọ-дна́ пл'а́мнạ, шта́лạ, шо́ е би́ло, рạсту́рạнạ. Зи́дọви и́мạ пọ два́ ме́трạ. Зна́чи мо́жи дạ се скло́ни н'а́кọј* [ЛС(К),130]; ~ *та́ткọ биду́ваше по́стар и по́стар, а ја́с по́вузра́сн. Изнмо́жӑн ọт-ра́бо́тạ не-мọже́ш се́кạд дạ стигну́вạ* [ДС(Ч),163].

**сти́пца** f 1. 'бела кристална супстанца' ~ *ус-не́а и́-шта́вӑт ко́јште и гу-лику́вӑт ста́рте ба́би дӑла́ко* (кожна болест); 2. 'скржавец' ~ *шо́ сти́пца си ти, тӑ зна́м, и́глин вӑ́ӑр не́ да́виш* [ПК,2(Гӑр),106].

**сти́с** (и: **фти́с**) m 'основен елемент во изградба на куќите и сл. (направен од камења или цигли) – ѕид' [BS,151]; ~ *е, о́де нӑ-виче́рта утсти́су викну́ва нӑ-бра́т-му: "Бра́т, бра́т! Ва́ и ва́ рӑбо́тта: ӑ-згре́ши, ја́с ӑ-нӑпра́ј. Шо́ ќи-пра́јме?" – "Не́мӑј га́јле!, му-ве́ле. Не́к сӑсте́мне, јас ќи-до́јӑм"* [ДК(Ем)152] – во случајот формата за номинатив се употребува во служба на вокатив: **викну́ва нӑ-бра́т-му: "Бра́т, бра́т!"** – натамошното упростување на падежниот систем особено е изразено во заменските форми (како особеност на југоисточните говори); за ова в. во граматичкиот дел.

**стиса*** impf 'ѕида, гради (пр. куќа)'; в. **сти́с** [BS,151].

**стиска** f 1.'она што човек може да го земе и да го држи во една рака' ~ *а́к зи́миш тӑка́, уф една́та рӑ́ка, а а́к зи́миш уф две́те –* **грӑ́с** [ПД,115]; ~ *ка́ ќа-напӑ́лниш ша́кта ус-не́што: да ре́чум ус-бра́шно-ли, ус-фасу́л' ли, то́-ј сти́ска* [ПК,2(106)]; ~ *човекут и зел, и носил на градут на един чифутин и му рекӑл: "Виа јајце ти и продавум". Он му рекӑл: "Колко му сакиш?" – "Колко чинат?" –*

*"На ти една стиска алтăјне!"* [V,PM,274]; сп. суеверие во кое се споменува зборот **стиска**: трудната жена за да не добие *прекнувици* (пеги на лицето) треба да земе *стиска прс уд незнајин гроб* да ја стави во вода, да се измие и да рече: "*Неканени дујдете – невидени да-с јодите*" [ТГ,104]; – истиот назив е регистриран и во исечок од религиозен (погребен) ритуал: секој присутен пред да си замине од погребот ќе фрли три *грста* или *стиски* земја, зборувајќи: "*Лека ти земја!*" [ТГ,256]; 2. fig. 'мал човек' ~ *áдна стúска-ј, áма сè гу-умée* [ПК,2(Гăр),106].

**стиске*** impf 1.'стега (во случајот раце)' [ПК,2(8)]; ~ *Гóце Дéлчуф сè уф нáшто сéло úјше. Пá нúа ќи-гóтвиме, ќи-ј-прăчéкме, пá ќи-сј-óде. Тáтко пá ќи-рéче: "Ајде Слáво, тú сјáа ќи-дóјш ус-нáска". Ас рăци стúскум, ме-ј-стрáх. Дибéјќи, дибéјќи ќ-о-нóсме пá нă-Кăлúнуво* [ВК(Мал),289]; 2. изр.: **áк ти-стúске** (= ако имаш храброст) ~ *кáж-му áк ти-стúске, зă-óчте ќи-т-фáте* (зн.: очекувана реакција од нервозен човек) [ПК,2(Гăр),165].

**стúсне*** pf 'стегне (со рака или со некој предмет)' ~ *вó ут-стрá му-вéле: "Е, мóре сéстро, пýли, пýли! И тú си јýнăк, ама јáс óшче пó-јýнăк! му-вéле. Пýли тýка! Кáмину дă-гу-стúснăм – вóда ќи-пýшчăм"* [ДК(Паљ),119]; ~ *мóстут пăднáл нă Кréсна. Нăпрăвúли друг мóс дă пумúнат. Тáма-ј удáвна Чăпăрáзăфта фăмúл'а, цéлта. Кáа сјо-стиснáла жéнта дéтто, тăкá гă-нај-дéли дóлу чáк кăдă бáјните. Тáм ги нaјдéли. Кóлта му сă-убăрнáла уф-рéкта* [ПК,2(Крец),309];~ *кá-ќ сј-а-збéриш шáкта дă-си-ј-стúсниш прăстто, тó-ј буфтăнúца* [ПК,2-(АЌ),26]; ~ *змéо кажáл: "Чúм си тú пóсилен, зéми едúн кáмaн, стúсни-го и уд-нéго нéка потéче вóда". Ѓýптино намéсто кáмaн искарáл еднó пáрче сúрне и гу-стиснáл* [ВГ(Мир),272].

**стúснин*** adj 1. 'притиснат' ~ *Тáма-ј удáвна Чăпăрáзăфта фăмúл'а, цéлта. Кáа сјо-стиснáла жéнта дéтто, тăкá гă-нaјдéли дóлу чáк кăдă бáјните, Мăрăкóстинцките бáјни. Тáм ги нaјдéли, дéтто стúснинко и такá ýмринки. Кóлта му сă-убăрнáла уф-рéкта* [ПК,2(Крец),309]; 2. 'срамежлив' ~ *нóго стúснин-си цáним, ти нă-чýздо мéсто и зă-лéп ќ-ýмриш;* 3. 'скржав' ~ *снáата-ј стúснина, скăрăнта* (нечистотија – арх.; в. во уводниот дел) *пут-нóхто нé сј-áа-дáве* [ПК,2(106)].

**стиснýва** impf – в. **стисне** ~ *"И тú си јýнăк, ама јáс óшче пó-јýнăк! му-вéле. Пýли тýка! Кáмину дă-гу-стúснăм – вóда ќи-пýшчăм". Му-стиснýва ýрдăта су-тá тóрбăта и пýшча вóда. Мéчкăта кă-гу-вúшла, сă-уплăшúла* [ДК(Паљ),119].

**стихјá** f 'лош дух, носи стравотии' (од митологијата) [BS,151].

**стúше** pf 'се смири, стивне' ~ *áпут ќи-т-ја стúше бул'áфта, сáмо сáке врéме* [ПК,2(Гăр),26].

**стó** num 1. '90+10' ~ *вúд'а ч'а сă ни запúра, убрнýва туфéјќу, вилú: éд'é бúха дивидис'éт и д'éвит' и т'éб'а за т'а уклăва, стó н'éка стáнатú* [MS,t,44]; ~ *еднăш един дембелин ткајал на разбојот. Ка мановал со софал'ката, отеповал на едно манован'е по сто муи* [ШД,5(435)]; ~ *за инá тапс'á баклавá инá укá ш'икéр, иднá укá мéт, укá и пулувúна брáш'ну и стó дрáма ниш'и-ш'тé* [MS,t,8]; ~ *дојдé рéд, сáка да úди на хацилăк, вéли на женáта*

*му: "жéну, сè нá чифýтинот да ги дáваш јáицитe, ги ймам пазáрени по стó грóша еднóто"* [V,PM,129] – во текстот прави впечаток присуството на гл. конструкција: "има (нема) + гл. придавка" уште и запазената конгруенцијата меѓу придавката и предметот на кој се однесува: **ги ймам пазáрени (јáиците)** – првична форма, што денес е надмината во западните говори; 2. изр.: **ду-стó и аднó** (= премногу) ~ *кá-ќ свăршиш вујниклăк ќи-пијме ду-стó и аднó, дă-знáјш* [ПК,2(Гăр),160].

**стóжăр** m 1. ~ *тó-ј дăрвуто шó-ј нă-стрéт нă-гýмăнто, дéк ги-вăрзувме кóјнто дă-вăршме;* 2. 'кога некој е многу исправен' ~ *шó си-зăстăнáл алйс стожăр нă-срéт удáа* [ПК,2(Грам),106].

**Стоја (Стојна)** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско [ТГ,115].

**Стóјко** – м. лич. име запишано во Кукушко ~ *Пáша-си при Стóјко отйде, [на-нивéста вáло да-дйгне, [на-нивéста лйце да-вйде, [лéлим áман да вйде. [Стóјко му-вéле, говóре: [Пáшо-ле, пáшо ефéнди, [лéсно се вáло нé дйга* [ПК,2-(Мор),236].

**стóјне** pf 'застане' ~ *ќи-рéче на-жéната-му: "Јáс ќе-хóдам на цáрот, смóкви бакшйш да му-дáвам; тй клáди на еднá тапсйја смóкви, да-хóдам на-цáрот". Хóди Стратинóџа, хóди по-пăтот, стóјне, јáди днá смóква* [ВС(Кир),294].

**Стóјче** – м. лич. име запишано во Кукушко ~ *дéдо Мйтре, сéтне кажýјвше: имáло нéкуј Стóјче и брáт-му нă-Гóце Дéлчув – Милáн. Они сă-бйли уф-нéка: нáша нйва, уф-нéка рăш. Нйвăта сă-викáла Тйнгувица. Аскéро дујдéл, сăрдисáл сéлто* [ПК,2(Ним),274].

**сток** m 1.'наредени снопје во вид на купа, со класјето на внатре'; првиот круг на *стогот* долу е поширок и постепено се стеснува, за на крај, на врвот, се остава само еден сноп, како капак [ТГ,339];~ *лăжа нéма уф-мéн. Двăнáјсе кăшти бйше* (с. Шекерлија). *Сè ристéне. Нă -бéго имóт бйше. Уд-Грăмáдна вóзăхме жйто, дă-у-нáшто сéло вăршăхме. Ќи-дóјше бéго, вйке: "Кóј-сă мóјте стóгуве?" "Јá твóј-те, јá нáште"* [ПК,2(Шек),277]; 2. – називот **сток** се среќава и во именувањата во врска со правењето **вăглин**: тенки дрва ќе се наредат во вид на купа, ќе се покријат со лисје и со земја, ќе се потпалат, бавно ќе согоруваат и така се добива *вăглин*. Купата од дрва се вика *сток* [ТГ,...].

**стока** f 1.'продукти, предмети со кои обично се тргува' ~ *и кoгá дошлй средý морéту, ониа двата чинйха збóр да гу фăрл'ат Кулýфа нетри на морéту и да му зéмат имáниту. И такá чинйха, гу фăрлйха средý морéту и му земáха сйчката стóка* [V,PM,8]; ~ *и си навидéја, му си пуклунйле на нéгу; и утвурйле стóката, му дунсéле на нéго дáр (бахчйш), злáтно, тимнјáн и смйрна. И на сóнут си сунйле да нé си óдат нáзот* [MV,K,306]; ~ *тáмо седнé около двé мéсеци; сéтни господáрот излезé на магазйата, му направй дéсет корáби, ги напăлнй стóка, му дадé и едйн пăрв гимиџйа* [V,PM,13]; ~ *н'áкој врјáме имáло едйн млóгу богáт човéк и бил џифаирџйа, санким и продáвал млóгу скăпи кáмини. И кату му са собрá млóгу стóка, йскаши да га продáди* [V,PM,26]; 2. 'имот' ~ *óшти идéн кусýр ймаш: сăта стóка шо ймаш прóдај си и раздáвај на сиромáсите, да ки нáјдиш стóка на нéбито; и éла пу мéне* [MV,K,279]; ~ *еднó врéме ймаши двé брáтка.*

*Еди́нојут бе́ши мло́гу богат, кăш-ти и́маши кату ца́рските кона́ки, пари и стока мло́гу, ама не беши мо́шни учéн* [V,PM,12]; ~ *ка пу-рăсна́ло, а пи́те ма́јка му: "Никоа* (некоја) *сто́ка не́ма ут та́тку му, не́што ни́ви?" – "И́ма, ре́кла, јарци́ј и о́рат". Оде во́а де́тто уд еди́н ура́ч му-ј зе́ме вуло́вто и ра́лто* [ИГ,110]; 3. изр.: **и о́н не́-ј сто́ка** (= и тој има слабости, не е нешто со голема вредност) ~ *не́-ј кăба́ат са́мо же́нта, и мắжо не́-ј сто́ка, о́н-еј а́јн сирупу́к, нă-мо́ж ни́куј дă-му-пуго́де* [ПК,2(Гăр),167].

**сто́ка** f 'домашни животни' ~ *чаи́р – сă-уста́ве да-ра́сте тре́ва, за-сто́кта да-па́се* [ПК,2(Ал),133]; ~ *ѓа́вуло не-мужé дă-гу-грéше нă-стуча́ро, сто́кăта изумрé, а нă-гувăда́ро му-пла́шче ко́лко мо́-ј а́ко* [ПД,143]; ~ *чуве́ко сă-изнắмушчи́, не́ма пари́. Дăдé еди́н, два́ ме́сци пла́ти и то́лко му сă-биле пăри́те, ус-сто́ка мо́-ј живо́то нă-не́го. А пă де́тто му би́ло вắзрăсно* [ПД,-144]; ~ *ба́ба ви́кме и на шке́мбито ут-сто́кта* [ПК,2(Грам),22].

**сто́кми*** pf 1. 'приготви, среди нешто' ~ *"Не́, или ќи-ка́жваш или ќи-сă-вắрниме на́зăт" – "Же́но, ки-ти ка́жăм, а́ма ќ-у́мрам". – "Ка́жи-ми, у́мри!" – "Ама а́ј ту́ка не́ чи́не. Дă-сă-вắрниме, дă-сто́кмиш жи́то, ки́л'ки дă-нăпра́јш, кăжвáштем ја́с ќ-у́мрăм"* [ДК(Бош),138] – во контекстот среќаваме остатоци од стариот партицип: **кăжвáштем ја́с ќ-у́мрăм** (= кажувајќи...); ~ *и́лим се́га и а виде́ле и каскандисува́ле* (завидувале) *и на ме́н и на Та́тко ми. Туку́ за прика́зната шо и писа́на да си сто́кми на ни́њото но́мо: Шо ми пизми́ле кутуру́* (напразно) [MV,K,297]; 2. – **(сă)** ~ *на крајта на ланцката скалјајцка гудина сă стукмих су брат ми Лазар па да си ом на патриата иако уломнани да си имах утидено ув една гудина две пăта* [МЕ(Р)67]; 3. 'се спореди' ~ *су секуа менă нă субаштă и селту или пагјă или сă кревă. Во ногу ачик ки сă видă аку се стокмă живечкăтă ув Постул ут 20 гудини на наприд и ут 20 г. нă вакă, ут коа је сиднат нă Постул чиркезут Хаџи-Мустăфă* [МЕ(Р),90].

**стол** m 1.'направа (обично од дрво) на која човек може да седне' ~ *тој, кату чу така и как гу виде сиромахот, от страх ки му из-л'азиши душата, стана пашата от столот и тиде, стоја при си-ромахот* [V,PM,28]; ~ *и на една́ о́даe фне́тре и́машја зла́тна суфра́ и позла́тни сто́лове, и фсје́кога́ и́дexa да едáт фне́тре. И на́ софра́та и́машја ца́рцки ма́нжи* [V,PM,259]; – зборот **стол** го регистриравме и во описот на црквениот живот во Гевгелиско: во црквата *има* ***стол за стујајне***; тој стол е купен од семејството уште кога црквата се градела, и му припаѓа на најстариот член [ТГ,86]; 2. 'престол' ~ *дојде времја, царјут гу акалесаха на една свадба да пој на друг един цар. Така царјут остави на столот негов сина, та зема царицата му, та отидоха на свадбата* [V,PM,209]; ~ *тој зема царјувата мома... тој му вели на пехерот му: "е, пехер мој, сега ниа адет имами да дадеш на момата ти един хубав кон, и ниа да заврăтими три пăнтја градот и така да седниме на столот"* [V,PM,237] – во текстот имаме случај како вокатив се изразува

со номинативна форма: **му вели на пехерот му: "е, пехер мој...!"**.

**сто́лнина** f 1. 'главен град, таму каде што е седиштето на царот, престолнина' ~ *тога́с онова́ ца́р, кату га виде́ она́ја же́на, са почуди́ и рече́ сос умо́т му: "наи́стина, за та́ја же́на чове́к са оте́пу́ва". Стана́ о-та́мо, пак оти́де на ха́но, вјахна́ на кон'ут му, оти́де на сто́лнина не́гова* [V,PM,12]; ~ *кату са винчаха, ма́ра дни сетне и́ рекла на пехерот му: "дјадо, јазе за пода на мојата столнина да сјадја сос жената ми". И пехерот му му рече: "на́ и тус хамајле, ако роди мојат мома дете да го носи на ранката скришно"* [V,PM,207] – во текстот среќаваме сериозни потврди дека категоријата род не функционира; сп.: **ако роди мојат мома** (м. 'мојата мома'); исто: **и́ рекла на пехерот** (м. **'му рекла'**); како лексичка посебност е употребата на лексемата **дете** со значење 'син': **ако роди дете;** 2. 'престол' ~ *царјут от ма́ра дни сетне са беши разбол'ал от тешка болка, падна четиредесјат дни болин и после умрја. Устана санот на неговата столнина* [V,PM,195]; ~ *пак тојнака отиде, царјувата мома га зема и са чини цар, седна на столнината. Тогас пусна л'уди, земаха татка му и мајка му, да си радуват* [V,PM,76]; ~ *и т'а им вели: "ох, да ме знаете, ча сам на кралица дăштира и царска нивјаста, ама от безумен мăж, што имам, не можа да зач'ува татковата му столнина"* [V,PM,195].

**сто́лница** f – в. **сто́лнина** [CK,336].

**стом** conj – за време, укажува на дејство по кое следува реченица со главно дејство ~ *и стом оти́доха а́ф стреду море́ту, ету гле́дат еди́н чове́к на море́ту, една́ дăска и́маши под не́гу и си бо́риши сос стра́шните далги́* [V,PM,24]; ~ *стом ви́де хизмиќа́рот тако́ф мја́сто скри́шно, заедно́ш изл'а́зи от ко́н'ут, гу фати на господа́рот му, сос ка́мини го би́иши по гла́вата, удри гу, утепа́* [V,PM,26].

**стома́х** m 'внатрешен дел од телото каде што се вари храната, трбушка, мев' ~ *"ско́ру да ми даде́ти да ја́м, ча мо́шни сам гла́дин! И немо́ј гле́даш кеба́рски ма́нџи: што да е јаз ја́м, ча мо́јут стома́х но́си се́какво ја́стие"* [V,PM,24]; и: **стомак** ~ *и то́ј, ква́ с-зąпле́скąли, кą гу-фа́тил днăш, ква́ гą-удри́л уф-стąма́кą и дро́бовтą му-ги-измăкна́л, и нą бе́гą му ги но́си* [ЛС(К),122].

**сто́мна*** f 'голем земјен сад за вода' ~ *напăлни сто́мната, кла́ди на ра́муту, лу́ ш'ту и́ш'т'ąш'и да трăгни, на́тигу и дја́кут утпр'ắт' н'е́ја* [MS,t,68]; ~ *от та́мо кини́са да́ и́ди на пắтју. Нај-напрет дострја́ти еди́н грăнча́рин со́с две-три́ добу́ци, но́сиши гắрнита, сто́мни, чана́ци: оти́ваши да прода́ва по паза́рите* [V,PM,126]; ~ *мома јоде за вода, [биќар јоде пу неја, [викна биќар, продвикна: ["Бре стој, моме, пучекај, [да ти стомни пуносам, [да ти рамо улекне". [Спрсна мома да беге, [и он спрсна пу неја. – [Свал'уваќи стомнта, [зилен прстан са скрши, [викна мома да плаќе* [TГ,368]; ~ *кату излезоха на едно поли сос млогу бегови да играјат циритите, и истом кога тој играиши, една стара сиромашка жена промина прет негу и носила стомна сос вода аф рамото и́* [V,PM,70] – употребата на предлогот **аф** во контекстот: **носила стомна сос вода аф рамото и́,** не може воопшто да се подведе под основното значење на предлогот 'во' – да укажува на внатрешност, каде нешто се

наоѓа; ~ *м'áрна стóмна – "óсим укú вúну з'éваха" (= собираа осум оки; **ока** = стара мерка за тежина, поголема од килограм).

**стомни́к** m 'место каде што се чуваат стомните' [ДС(Ч),52].

**стопа́н*** (и: **ступа́н)** m 1. 'домаќин, глава на семејството' ~ *кату чу такá женáта му, фáти да плáчи и да му вéли: "óх стопáне, дéка ки ми оставиш мéника тýка? Немóј хождаш!"* [V,PM,13]; ~ *стáнаха сабáлин, му вилú на ступáниту: "тузú мáлку ш'ту сă рудú, ви сă мóл'а млóгу, дад'ăти гу на м'éн'ą"* [MS,t,16]; ~ *"Аман, Петре, милин ступано, [ка кајдиса, ка на устави? [Оти, Петре, така прави, [ма устави сама-самуница? [који на деца мирам* (воспитување, наук) *ки даде; [на сираци леб ки даде!?"* [ТГ,263]; 2. 'сопруг, маж' ~ *царјут беши стар; нивјастата гу некаши и сакаши да гу утруи... един ден му рече на царјут: "царју, сега меника што ми докарахти тука, јазе тебика ки ти зема стопан да ти чинам!"* [V,PM,46]; ~ *сиромахувата жена на рахат не можиши да седи, му вел'аши на мăжо ú: "стопане, ади да отворими паницата, што остави царјут, л'у да видими, што има аф неа"* [V,PM,65]; 3. 'тој што е високо поставен, учител, господар' ~ *сą радувáле вúки Уценúците ка видóа на Стопáнот. Ричé пак на них И...: Мúрба на вác; кáк ми пуштú Тáтко ми, јác ви пýшкам на вác* [MV,K, 65]; 4. 'сопственик, тој што има право врз нешто' ~ *типăра мăра дéна нá онáја зéмја панаúр са берјáши, штóто от мéстото землуваа стопáниту пéтстотúна грóша. Са чýдиши стопáнот кáк да го чúни жрјáпчето* [V,PM,120]; ~ *вóа ị стопáнот, елáјте да гу утéпами на нéго, и да си а зéмами и нúа максýлут. И а зéле на нéго, а извадúле нáдвор уф лóзата, и утипáле. Или кóга ки дујдéл стопáнот ут лóзата* [MV,K,269] – во контекстот се забележуваат повеќе граматички посебности: нерегуларност во категоријата род – **и а зéле на нéго**; во истиот пример правиот предмет се јавува во придружба на предлогот **на;** натаму проширена употреба на предлогот **уф** (наместо 'од') – **а извадúле нáдвор уф лóзата**; употреба на предлогот **ут** (од) наместо 'на' за изразување на посесивност – **стопáнот ут лóзата**; ~ *и тојнака чини една чешма, чини и един тас от злату. Најпосле чини една кратунка. Она веки га оставиха, не га открадоха. Проминал един ден един сиромах приз тяму и пил една вода; там бил и стопанот* [V,PM,67]; – веќе имаме истакнато дека во говорите што се предмет на нашиот интерес се забележува натамошно упростување на остатоците од падежните форми кај заменките (за ова в. во граматичкиот дел); во случајот номинативната форма **она** се јавува во служба на прав предмет: **она веки га оставиха** (место: 'неа веки...').

**стопанин** m 'господар' — в. **стопа́н*** ~ *му-вели: "Ето, го гледаш тоа човек, шчо седе во ќошето? – Ќи ти биде стопанин; работа ќи ти биди – ќи ореш, и ќи теглеш кола; а јаден'то ќи ти биде трева и слама"* [ШВ,5(399)]; ~ *му-веле: "Ќи ти бидг стопанин: ќи јадиш корите и коскитe, шчо ќи останат от софрата му, и ќи живуваш тридесе години". Кучето му веле: "О Господи! Сечи малце од годините!"* [ШВ,5(399)].

**стопа́ница** f 'домаќинка, сопруга' → в. **стопа́н** ~ *от што бе́ши сиромáх и кăрпáчин, са чинú се́тника едúн богáт. Останá сóс úмја, ча брáт му от Стáмбол му дадé пáри и са чинú богáт. Ама и женáта му бúла вéрна стопáница та не кáза на нéкој товá* (м. 'никој') [V,PM,19]; ~ *му дали едно кајве, и пил, и сега фатили збор да чинат. И заедноu Марин му вели: "ах господине Теодораки, много ти жал'ам, хем јазик на тебе! Отдека ја најде таја кахпеа та ја зема за стопаница да ја имаш?"* [V,PM,166]; ~ *овчаро го запитал: "Л'у колчиш поминеш все си радостан... от што ти дохожда таја радост"? Тăрговецо му рекал: "Как, о пријател'у, да сам не засмјан? Господ ми је подарил еднă ступаница толко умнă, штото никак си ни може н'акој да јă излăже"* [V,PM,280].

**стọпа́нкạ** f – в. **стопа́ница** ~ *д'áдọтọ Кóста нáјубáви тọчúлки* (направа за сучење кори – сукало) *прạвúл и стọпạнкúте уф-кằштạтạ сạ-идáле да-ги-зéвạт* [ДС(Ч),158]; ~ *ету една магесница промина прет негу и му вели: "што си царју, толкус кахăрлиа?" Тогас царјут покажа на неа кадроту и вели на неа: "аку можиш от това кадру стопанката да ми га докараш тука половината ми царчина бакшиш ке ти дам!"* [V,PM,52] – во контекстот има уште еден пример за тоа дека југоисточните говори биле силно опфатени од балканското јазично влијание: изразување на сопственост со предлогот **од** место со 'на' **(от това кадру стопанката)**.

**стопанлăк** m 1.'домаќинство' ~ *амú когá ки дóјди едно врјаме да са уженуват јунакот на петнајси години и момата на дванајси години, тога сакам да ми кажиш, каков стопанлăк ке да правјат ониа л'уди* [V,PM,115]; 2. 'економика, господарство' ~ *старата самовила пила от водата и заедноu пукнала. И така са куртулисаха. После са земаха младата самовила сос јунакот и чинили стопанлăк по ветреници* [V,PM,280]; ~ *не трибувă дă сă зăбравă, оти уд негу сибеп сă туријă и лозјăтă: ут прибруждејнă дур нă тригускăтă, ѕастрă и катă вечăр пăдајрјуту носăт пу две кошници гроздă нă горнјут и пу две нă долнјут кунак. Во шо сă риче ду сеа достă јасну кăжувă пу шо трага* (т.е. правец) *одă селцкјут ступăнлăк* [МЕ(Р),91].

**стопе (се)** pf 1.'нешто што било во тврда состојба, под влијание на топлина, помине во течност'; 2. 'се стави со некого, се вклопи во некоја средина' ~ *ṛазбрáл óти вọ Цằрна Гóра úмạ ạјдýци, нạýчạл óти ќи-слúзạт, тúạ сạ нạ-висóкọтọ, а слúзạт нúскọтọ. И óн вúка: "Кáкọ да дóјдạ дọ нúф, да с стóпа сọ нúф"* [ЛС(К),116]; ~ *Тúạ му вúкạ т: "Па нé и лóшо дạ гọ пọвúкạми. Кáко јунáк сạс нáшạтạ грýпạ дạ с склóпи". Одạт тúạ и вúкạт: "Еј другáр! Шо прáјш? А–бé вúка, мóш дạ дóиш сọ нáс, вúкạ" Он знáј вéчи. "Е céạ, céạ знáчи ќ с стóпạм"* [ЛС-(К),116]; 3. fig.'исчезне без трага' ~ *сă-ступú нă-нéгде, ни пóштукта нé му сă-знáа* [ПК,2(Грам),106]; и: **стóп се** – во зап. начин: 'бегај одовде, да те нема' (со пренебрегнување) ~ *стóп се, Вáно* [СК,336]; ~ *стóп-се нă-нéгде, дă не ми-тă-глéдат óчите;* ~ *стóпи га нáка* (= остави ја онаму) [ПК,2(Град),78]; и: ~ *стóпи-ј нáка тúи смăрдлúви рúби* (фрли ги) [ПК,2(Грам),106]; 4. изр.: сă-**ступú куту свéшта** (= кога човек брзо

ќе заслабне) ~ *чуве́ко тре́бе д-и́ма не́каа мӑ́ка, сӑ-ступи́ куту све́шта* [ПК,2(Гӑр),106].

**сто́пин** adj 1. 'нешто што било во тврда состојба а сега поминало во течна'; 2. fig. 'за човек што многу ослабнал' ~ *сто́пин-еј уд мӑ́ка зӑ-мо́лта* (ќерката) *шо́ мо-ј бо́лна* [ПК,2(Гӑр),106].

**сто́пле (сӑ)** pf 'се загрее' ~ *Ину-вре́ме уфча́рчито си-и-пӑсе́ло о́ф-ците пукрӑ́ј инӑ-ре́ка. До́шло ину-вре́ме прила́дӑл уфча́рчито. – "Ај, си ре́кӑл, д-ӑ-зӑпа́л'ӑм ва́ кӑпи́нта". А-зӑпа́л'ува ва́ кӑпи́нта ба́гим дӑ-сӑ-сто́пле* [ДК(Бош)137]; ~ *прӑкӑра́ме та́а зи́ма та́м, ви́кме: "Нӑ-про́л'ӑт ќи-с-јо́дме, ќи-ш-јо́дме, сӑ-сто́пле, ка́к де́-ј ќи-с-пудре́де". И тӑка́, устӑна́ме та́м. Нӑ-муже́ сӑ-пудре́де* [ПК,2(Мор),221]; ~ *зӑпа́л'-а со́пта дӑ-сӑ-сто́плиме, ма́ллчко дӑ-сӑ-смла́че удаа́та* [ПК2(АЌ),104]; ~ *жената секоги си пила вино, а фногу пӑти и се опивала. Еден ден во зимно време, зашчо и́ било студено, дошло и́ на ум да го стопли виното* [ШК,5(417)]; – на породилката и́ се става *пустел'а на долин кӑт*, покрај огништето *да се стопле* [ТГ,106]; ~ *се́дни ду-пизу́л'о* (ниско ѕитче до огништето) *си-ј сто́плиш рӑ́цто* [ПК,2(Крец),84]– во текстот имаме употреба на перфективен глагол во презент: **си-ј сто́плиш рӑ́цто.**

**сто́плн*** adj 'нешто што било изложено на температура' ~ *и винду́зи ста́ва̨хм. Они са̨-ча́ши о̨т-ста́кло̨, ста́клни ча́ши. Сто̨пл'у́ва̨т-са̨ са̨с па̨му́к по̨то́пн са̨с спири́тис. Та́ка̨ сто́плнит ча́ши ста́ва̨т-са̨ на̨-гӑ́рдит и на̨-гӑ́рбо̨* [ДС(Ч),164].

**сто́ри** pf 1.'направи' ~ *гу пи́та: ... е́ш'то́ сто́ри?; ја на́јди?и́ – е́ја на́ј-духи́* [MS,t,10]; ~ *му вили́: "ама́н, мӑ́нц'у, ш'о́ за сто́риш', за ја прували́ш' бӑ́нч'фата!"* [MS,t,68]; ~ *е́ху́баја̨ сто́ри! ту́рни ха смо́кфӑт'а̨, да ти гу на́пӑлн'а̨ зимби́л'ути́* [MS,t,86]; ~ *е́за да ка́зуват такфе́с ра́бути, ш'ту и́ма сто́рину с'а́кутри, за да ка́ж'и и д'ӑ́т'а̨ту, ш'ту сто́ри да да гу фа́т'ат!и́* [MS,t,12]; ~ *"С'ӑ́, ш'то́ да ти сто́р'а̨?" – "Ш'ту и́ш'тиш', сто́р ми!"* [MS,t,55]; ~ *и сӑ руди́ ма́лкуту: ма́лкуту би́ши мӑ́шку, шту има́ха хад'е́т'а̨, ги сто́риха ш'и́ч'ки* [MS,t,15]; 2. 'заврши' ~ *сӑ пуч'у́ди но́с, му ни фа́ти уко́ту, за да ја сто́ри та́с ра́бута* [MS,t,57]; ~ *са̨ти за́рди не́го са̨ чини́ле, и биз не́го ни́ш'то са̨ сто́ри, шо си чини́ле* [MV,K,251]; 3. 'изработи' ~ *му сто́ри идно́ синду́ч'а̨ и му кла́ваш'и хако́т нӑ́тр'а̨ у синду́ч'а̨нту* [MS,t81]; ~ *и така́ Де́дала́та сӑ чу́диш'и, ка́к да сто́ри, за да си по́ј на патри́дата* [MS,t,58]; ~ *и стуји́ пу́ на па̨тна́јси дни и и́ди с'е́тн'а̨ динкш'и́јата да гу сто́ри д'е́ни́уви* [MS,t,5]; 4. 'помина, наполни' (извесен период) ~ *д'ӑ́т'а̨нту сто́ри млогу гуди́на у ну́с кафине́* [MS,t,81]; ~ *та́ чу́пӑта шу-сӑ-руди́ла и то́ де́тто сӑ-стури́ле се́дум гуди́ни. Ќ-и-пу́шта нӑ-скул'о́* [ДК(Ран),129]; ~ *фатиха да са биат, и Бог му помогна на страшливојут цар, и добил от кавгата, не и загубил. Но млого време стори дури да си вӑрни от кавгата* [V,PM,210]; ~ *сто́р'а̨х ш'е́с м'ӑ́ сници* [MS,s,107]; ~ *лита́штем не́-сӑ удăви́а де́цӑта. И-кре́ва. Ко́га и пу́ле – де́ца. То́ си нима́л де́ца,*

*пу́стјут. Си-и-зе́ва, си-и-пурӑсту́ва. Еее, сӑ-стури́ле зӑ-жине́те де́цӑта* [ДК(Лип),114]; 5. 'организира' ~ *си ка́захa ха́лу на ц'а́р'у, как би́ха... и му сто́ри ца́р'у иди́н бра́к, ги уж'е́ни* [MS,t,26]; 6. 'приготви, свари' (конкретно: чај, кафе) ~ *ба́бата сӑс гул'а́ма ра́дус му сто́ри кафе́, му сто́ри ч'а́ј и му да́ди л'а́п да ида́т* [MS,t,84]; ~ *е́идно́ кафе́ да ми сто́риш'!и́ и д'ӑт'анту му сто́ри кафе́ и му зан'е́си* [MS,t,82]; 7. 'изгради' ~ *и та́м паза́ри да му сто́ри на ца́р'у иди́н куна́јќ* [MS,t,19]; ~ *фа́ти сто́ри идна́ гул'а́ма кӑш'та* [MS,t,86]; ... *е́ш'то ... афу́ и́мам ина́ ками́ла пари́, си ни фа́там ина́ мо́ја ра́бута? ху́бав'а сӑ ш'ќе́псах, така́ за сто́р'а!и́* [MS,t,14]; 8. 'поднаде, напиша' ~ *сто́риха парапу́ну* (= подадоа жалба) [MS,s,107]; 9. 'принуди' ~ *тос кеманецииата, кату гу виде н'амојут, и́ рекла на царјут: "царју, јазе за го сторја, тос н'амојут да отговори". Каул стори* (се обложија) *кеманициата сос царјут* [V,PM,192] – во контекстот има несоодветна конгруенција: субјектот во машки, а предикатот (л–фор.) во женски род: **тос кеманецииата... и́ рекла на царјут**, освен тоа кратката заменка **и́** (за неправ предмет од 'таа') се јавува наместо формата **му** (за неправ предмет од 'тој'); 10. 'роди, даде плод' ~ *и как промина пануклата, неколко година сетне ја сјах нивата пшеница, штото ми стори една чиста пшеница, саде зӑрното, и един алтун врјаднува* [V,PM,182]; ~ *и тој рече: "за пода, дека угреј слӑнцето, имам нешто да питам". Тогас јабалката му рече на него: "молим господине, и за мене да питаш, зашто не мога да сторја јабалка, и да поминеш отука на вӑрнанти да ме каж'а!"* [V,PM,...] – во текстот среќаваме гл. именка од свршен глагол: **да поминеш отука на вӑрнанти**; оваа појава ја познаваат и другите јужни говори, но не е позната во македонскиот стандард; 11. 'преправа' ~ *господин Костандин си молиши млого на Бога, ча беши чуден* (пишува 'гудел'), *велиши: "ах Боже, барим така ако не мога да пода на моја пӑрва л'убов, стори ми едно пиле да летна, да пода, да ја видја мојата пӑрва л'уба"* [V,PM,227]; 12. 'намести, назначи' ~ *как излези сос остра му сабја, си завратја еднош на л'аво еднош направо; душа не остави жјува. Тогас отива и на царјут, от крӑстот на дол гу праи прӑст и пепјал. Тогас татко му и мајка му, ги стори царјуви* [V,PM,227] – во текстот се среќава архаизмот **прав** 'десен': **си завратја еднош на л'аво еднош направо** (сп. во северните словенски јазици: руски, чешки); вакви примери забележивме на повеќе места во материјалите; 13. 'науми, се обиде' ~ *Одӑт. Та́ ве́чер, еј, мӑбе́т гуле́м, му́зика а́рна. Ко́га до́шло кӑди-по́л но́ш нӑ-де́тто идну а́пче два́јсчи́тир са́ти дӑ-н-сӑ-рӑзбу́де и́ч. Ара́пите пту – па́мпурут у-бӑрзи́на. Кӑуде́ле, уде́ле стре́т но́ш де́ка уде́ле, стури́ле дӑ-гу-фӑрл'ӑт у-мо́рто* [ДК(Ран),131]; 14. – **(се)** 'се извалка, се скина' ~ *та́ дула́м-кӑта гле́ј дӑ-н сӑ-сто́ре* [ПК(Грам]; 15. – **(се)** 'се пристори' ~ *ре́коха: "Ти, пре́тел'о, како́ помина́ тази нӑш сами́?" И то́ј ре́че: "Ха́рно поми-на́х, ама́ ма́лку бӑлхи ма едја́ха". И си ре́коха: "Ви́дје ли? Ниа сас то́лко ка́мене, што вӑрлехме, та и́махме, чи го́ сме отре́пали, пак то́ј мо са́ са сто́рили каме́нете като́ бӑлхи"*

[V,PM,263] – во текстот имаме 2 граматички посебности, едната е морфолошка, употреба на заменската форма за номинатив наместо датив: **пак то́ј мо са́ са сто́рили** (место 'нему му са са сторили'), втората е синтаксичка, во врска со редоследот: глаголот и кратката зам. форма се одделени со формата на пом. глагол: **чи го́ сме отре́пали** (место: 'чи сме го отрепали'); 16. – **(се)** 'се приклучи кон некоја група' ~ *уде́штем нă пристăни́штто, изле́гле на́дру, ко пу́л'ăт... Та́м би́ле ви́а де́цăта шу-јăде́ле. Па́к ви́а ăпăши́нта и кра́лцкуто де́те та́му. Сăстури́ле су-ни́. Сă-рăзмиши́ле та́му* [ДК(Ран),131]; 17. – **(се)** 'се промени, стана нешто друго' ~ *после ископал и нашел пари безброј. Си исплатил борџовете и се сторил фного богат* [ШГ,5(40б)]; 18. изр.: **сто́риха мухабе́т** (= поразговараа) [MS,s,107]; **сторили си лакардиата** (= се договориле) ~ *една́ вре́мја тро́јца ч'овја́ка на́вăрвили на ра́бота на чу́зда зе́мја и сто́рили си лакарди́ата, каде́ да и́дат. И отишли́ фаф Ца́ригра́д* [V,PM,253]; **си сториха армас** (= се свршија, договорија свршувачка) ~ *излел от сандăко и са помачи да отвори вратата от хамамју и зема нај-прăвиот алтăн, што ја беши дал чилиби Теодорак, кога си сториха армас* [V,PM,165]; **стори́ у́шите** (= се намести убаво за да чуе) ~ *си́чките чорбаџи́е, збору́ваха се́кој што си зна́иши. Тога́с и то́јнака сос голе́м гла́с фати да ве́ли: "море чорбаџи́е да ви ка́жа што си научи́х дине́ска!" И така́ си́чките стори́ха у́шите си да чу́јат* [V,PM,31]; **стори теслим** (= остави нешто со намера да биде чувано) ~ *и тој зема от терзиите рубиту, зема и даскалите, ги занеси на Богариово, да ја стори теслим на даскалите армасницата му, да припорăнче да ја научат сичко* [V,PM,164]; **брак да сторјат** (= да се венчаат) ~ *тогас чамурџиата остави тамо царјувут син да ја чува. Пак тој отиде да тера нејните братја, да а собере, брак да сторјат* [V,PM233]; **сто́ри ние́т** (= се одлучи) ~ *тојнака и сторел нает два три пăтја, да ги заколи и двата, ама пак не кăјдисуваши и чинил сабур да види, как ки усумни* [V,PM,87]; ~ *то́јнака не послуша́ на го́лојут, што му рече́, ту́ку едно́ч сто́ри ние́т, кини́са на пắтју да и́ди, извади́ са́бјата му, на рắката му га и даржа́л* [V,PM,21] – во контекстот предлогот **на** покажува 2 посебности со кои се разликува од нормата: прво, го придружува директниот предмет: *не послуша́ на го́лојут*, второ: се јавува на место предлогот **'со'**: *са́бјата му, на рắката му га и даржа́л* (наместо: со рăката); **стори пазарлик** (= се договори за нешто) ~ *и царјут му даде писмо сос негов мјухјур: ако да скокни јамата, да му даде момата. И тој му даде писмо от ранката му: ако не можи да скокни, да му даде главата, кату сторили пазарлик* [V,PM,185] – во текстот се забележува проширена употреба на предлогот **от** наместо 'со': **му даде писмо от ранката му** (потпишано); **му са стори** (= му се причини) ~ *и тој кату шашкăн стана от халиштето му, си зема свирката, отиде на портата, отвори ја; му са стори, ча побратимето му гу викат* [V,PM,227]; **зап да ја стори** (= да ја совлада) ~ *как за влезити нетре на дјун'а ѓузели, она има седим глави и виа да сторити седим коли*

*железни со сенџири железни и да ја фатити да ја вразити, ча инак не можити зап да ја сторити* [V,PM,233] – во текстот среќаваме пример за проширена употреба на множинската наставка **-и** кај еднослoжни именки: **седим коли** (место: 'колја'); вакви случаи имаме забележано на повеќе места; **сториха здраво-живо** (= се поздравија) ~ *о-тамо киниса, отиде, најде един јунак на една рјака, кату Струма, си отвори устата му, сичката вода ја испива. Кату сториха здраво-живо, чамурџиата му вели на него: "ама јунак си олан"* [V,PM,233]; ~ *оттамо пак арапинот издигнал сандукот, гу и нел на пехерот му; л'у нетри на дворут гу остави, и побегнал без да стори здраво-живо* [V,PM,235]; сп.: **гу сто́р'а** (го средии́ = му направи зло) ~ *за гу сто́р'а, да му ни уста́ни ни ура́лу ни ш'о́гуд'ạ* [MS, t,77].

**сто́рин*** adj 'направен' ~ *и гу пи́та пнивмати́ку: е́ш'то́ и́маш' сто́рину ти́?и́* [MS,t,43]; ~ *нӑ́j та́с ра́бута ја и́мами сто́рину то́лку пӑ́нт'а у ду́ма́* [MS,t,77]; ~ *Утрината, кога стана на младата самовила татко и, и видел, ча са сторени долапите, му рече на јунакот: "Ади, синку, немој ти е страх"* [V,PM,278].

**сто́фа** f 'шарена, свилена материја' [СК,336].

**стọча́р*** m 'тој што чува стока, пастир' ~ *били́ два́ бра́тạ. Еди́ниọ пạсе́л о́фџити, дру́гиọ ко́нити. Ти́ạ ка́ọ стọча́ри, има́ли двạна́јси ко́нạ* [ЛС(К),114]; ~ *ѓа́вуло не-мужé дӑ-гу-гре́ше нӑ-стуча́ро, сто́кӑта изумре́, а нӑ-гувӑда́ро му-пла́шче ко́лко мо́-ј а́ко* [ПД,143].

**стр'ӑ́ва** impf – в. **сре́те** 'наидува на неќого некаде; среќава' ~ *за ка́раш' во́да и кутри́ т'ạ стр'ӑ́ва на пӑ́нт'о́ да ти брӑ́ка во́да за му да́ваш'* [MS,t,44].

**стрạгути́нạ** f 'иверка' [ЛС(К),95].

**страда** impf 'пати, доживува несреќа' ~ *дур да чини́ ти́а ра́бо́ти, промина́ха пет годи́ни. И тога́ кини́са за да и́ди на господа́ро му и сос бо́гува повел'а не страда ни́шту аф морету, л'у дости́гна на и́нгилиска страна* [V,PM,14]; ~ *ут-те́п заате́н стра́дум. Ти ми-ј нӑпрӑви́, заате́н, си́те били́* [ПК,2(Ѓрам),46]; ~ *гуле́мите сӑ-ка́рат, мале́чките стра́дат. Буга́тте, си́лните сӑа́туве* [ПК,2(Гӑр),153]; ~ *тога́с коџабаши́ата му ве́ли: "немо́ј ти е стра́х, ча не́ма ни́шту да стра́даш, л'у ка́жи кој ги отепа́!". Тога́с и то́ј му ве́ли: "бра́тка мои́, ја́зе са́м ги отепа́х осомтјами́на"* [V,PM,22].

**стр'ӑ́да** f 'средниот ден во неделата, среда' [MS,s,107]; ~ *на понидјалн'ак рано викат попот, му пеј водосвјатение, за да си чисти каштата. Така зафаштат квас. У стрјада месјат л'ап. На четвӑрток рано зентјут ки акалеса десетина моми* [V,PM,247]; именката **стрјада** ја среќаваме во контекст во кој се назира желбата на мрзливците, имено кон **среда** се додава вторично име **непреда** (сп. уште за вторник – **удморник**) [ТГ,9].

**стр'ạд'ӑ́** f 'средина' ~ *гу прумúнат идúн'у крáј на óснувáта на стр'ạд'ӑ́ на крусно́ту* [MS,t,7]; – и: **средӑ́***
~ *му рекла: "Иди направи един сӑндӑк толек, штото да можеш внетре в нег да стоиш прав, на средӑта да кладеш едно сӑрче колко једно око, извнетре да сӑ закл'уча"*

[V,PM,280] – во текстот прави впечаток образувањето **толек** (adj pron) м. 'толкав'; при анкетирањето во Гуменџа констатиравме слични образувања: **колик, толик**.

**стр'ӑдна*** adj (m || f) 'среден, -дна' – забелешката дека формата за м. род се покрива со онаа за женски е од Малецки [MS,s,107], само што односнава "девијација" тој ја објаснува од фонетски причини, а нашите аргументи упатуваат на морфологија – за ова в. во граматичкиот дел; заб.: има случаи (токму во материјалите од Малецки, тој веројатно не ги забележил), кога е во употреба и формата за м. род од споменатава придавка: ~ *стр'ӑднајут брáт утúва пóнадóл* [MS,t,80]; така и во Зборникот на Верковиќ: *двамúната кинúсаха от тáму, ходúха на млóгу селá и грáдови. Такá и срéднојут брáт најдé едúн чорбаџúа, са главú да му óри на нúвите* [V,P-M,20]; односно од материјалите од Кајларско ~ *имáлу и бугáти и сирумáси, а имáло и стрéдни. Бугáтите уд-дилéку мужéле дӑ-сӑпýл'ӑт пу кýјќите шу-бéа уднáдруф вӑрусáни* [ДК(Деб),154]; ~ *и стрӑ́днaта мóма удбирá идúн јунáк, гу удрú и т'á иднá јáблӑкӑ* [MS,t,34]; ~ *цáрут дӑ-ми-зéва – ричé тá пугулéмӑта – зӑ-жéна, јáс ќе-му-ткáјӑм зӑ-цéла вóјска сѐ спрéма, áлишта дӑ-му-прáвӑм пунóва мóда. Стрéднӑта ричé: "Нӑмéн дӑ-зéва, зӑ-цéла вóјска дӑ-мупрáвӑм ќибúјна"* [ВЕв(Кр),301]..

**стражáр*** m 'лице задолжено да чува ред или нешто друго' ~ *и вúја си извӑдúле шӑмичúјнӑта, им дујдéла кӑ́рфта дӑ-ӑ-пузнáӑт óти им-е мáјка, и извӑдúле шӑмичúјнӑта, ӑ-избришáле, ӑ-бӑкнáле. И вúја стрạжáрите фáп! "Зӑштó вúја не-ӑ-плујнýвӑте?"* [ВЕв(Кр),302]; ~ *и стражáрто фáштӑт-гу. Им-кӑжýве: "Дéк ки-мӑ-нóсте?" Стражáрто вúкӑт: "Не-бóј-се, при-чурбаџúјата ки-те-нóсиме"* [BK,284]; во линеаризацијата прави впечаток дека негацијата и кратката зам. форма се разделени со глаголот: **не-бóј-се** (место: 'не се бој' = не се плаши); ~ *"Јáс, вéле, тук ки сéдум една нӑдéл'а, тук ки-ми-нóсӑте дӑ-јáдум, тук ки ми нóсӑте дӑ-пúм, нé излéвум уд-врáтта нӑвóнка. Клáј-си, рӑчé, и стрӑжáр, ако случáјно излéзум"* [ПД,148]; ~ *тýрӑт-гу пуртрéтут фуф-кӑмáрта и пúше нӑ-чéшмата: "кóј ки-дóјде миштурúја, ки-пúе, ки-јáде, кóјне кизóбе, пáри нéма дӑ-се-зéме – сáмо пу-аднá прикӑска ки-кáже". Тýре двáма стражáре нӑ-чéшмата, кóј ки-рéче: "ах"!* [BK,283] – глаголот **туре** е од свршен вид, а во текстот го среќаваме во два случаи во форми на презент: **тýрӑт-гу пуртрéтут** и **тýре двáма стражáре**. Формите на перфективен презент не се обични во македонскиот стандард.

**стрạжáрчи*** impf 'чува нешто, на стража е' ~ *и óни вéчӑрта лéгнạт да-спúт, али си-устáвạт стрӑжáр бýдӑн. Пӑ́рво стрӑжạрчúл нáј-гулéмјо брáт. И кóга вéч зӑнéгувуто врéме, нé дујдéла лáмјӑта, óн гу-рӑзбýде срéдниo брáт* [ПД,167]; ~ *јáска кóга стрӑжӑрчúх дујдé лáмјӑта, гӑ-зӑклáх. М-извӑсú кӑндúлто, уддéх дӑ зúмум óјгин, тáм бé арӑмúјте и сӑкá сус нúх д-óдум. Мӑ-зӑкӑрáа дӑ-дóјдуме тýка, дӑ-упл'áчкуме вáшта пӑлáта* [ПД,169].

**стр'ӑ́ла** (и: **стрела**) f 1. 'направа што може да полета, пр. со оптегање на лак; во минатото служела и ка-

ко оружје' ~ *Ка-напӑлнӣл Ивáн усумнáјсе гудӣни, бил нóгу сӣлан ургéн. Он сéкуј дéн шатáл пукрáј Вáрдар пу-залéнте ливáди. Уз-нéгувӑта стрéла пугудувáл и пӣле кугá лéте* [ВД,277]; ~ *Земаха мишан от неја та утидоха на царјут. Пак царјут момата га не дава, л'у му вели: "кој ки можи сос стрелата да ми тракали от небету една звезда, на негу момата ки га дадам"* [V,PM,102] – посебност во текстот претставува редоследот, имено глаголот и крат. зам. форма се одделени со негација: **момата га не дава**; ~ *момата рекла: "цанӑм, нема некој јунак да изл'ази от зандано?" Тогас един речи: "имaлу един от девет година заторен; кој знае дали е жив или умре". И кога гу извадиха вунка, ... зема стрелата и заедноч гу растури калканот* [V,PM,102] – во текстот има проширена употреба на предлогот **от** наместо 'пред': **имaлу един от девет година заторен** – за нерегуларната употреба на предлозите во овие говори в. во граматичкиот дел; 2. 'гром' (во одреден контекст) ~ *стр'ӑла пáж'да* (= удри гром); 3. изр. : **стр'ӑла да т'а настр'ӑли** – клетва (= да те удри гром) [MS,s,108]; со исто значење: **стрела и будеш да те сврше** (= гром да те удри) ; или: **стрела да те згоде** [ТГ,320]; – сп.: односниов израз (**стрела и будеж гу удри**) се употребува и со друго значење – кога говедо, овца или др. стока одненадеж го притиснат некои внатрешни болки и поради тоа ќе почне да рика, да легнува, пак станува и за неколку часа ќе умре, народот кажува дека *гу удрило стрела и будеж* [ТГ,320]; сп. уште: **грӑмнува, лӑснува (кога удира гром)** [MS,s,108].

**стр'алӯтка** f 'гром' (во одреден контекст – во клетва: **стр'алӯтка да т'а настр'алӣ** = да те удри гром) [MS,s,108]; в. **стр'ӑла**.

**стрáм** m 'кога човек доживува непријатно чувство од различни причини, особено од лична лоша постапка' ~ *"н'ӑ в'ӑ стрáм такá ш'ту му стóрихти на д'ӑт'ату?"* [MS,t,55]; ~ *ут сф'ӑтска стрáма* [MS,s,108]; ~ *"јаз, брáтку, катý тéбе бех таксилдáрин, и ме најдóха едни хајдýци, ми соблéкоха и ми земáха сӣчко, и сегá ми е стрáм как да излéзам прéт господáро ми"* [V,PM,20]; ~ *и тóј кату бéши млóгу ихтибарлӣа човéк, как гу е бил кадӣата, гу бéши стрáм да излéва прéд човéците, и такá от јáд си разбол'á и от мӑра днӣ сéтни умрјá* [V,PM,26]; ~ *туку рече: "таја работа, жену, харна е, што начини царјут, ама сакӑн да не кажиш на нéкој таја работа!" Тјанака му вéли: "зашто, мӑжу, да не кáжа, не ги открáдох да ми е стрáм?"* [V,PM,32]; ~ *му-вéли на цáрју: "áми цáрју, óни как ки ти вӣдат тéбика, нéма да чӣнат кату сношти цимбӣш, зашто ки га и стрáм". Тогáс цáрјут му вéли: "ами јазе не ӣдам такá туку. Ки си чӣнам хизмикáр на тéбика, такá кату сојтарӣа"* [V,PM,10]; и: **срам** ~ *прати от един побрáтим да тера десетина ѓрóша на зáим, нé му дáдоха; друг пӑт сам терáл от дрýѓ приáтел, тогáс приáтелиту му са смéјаха и му вел'аха: "áјде бéгај от нáс! Не ти е срáм. Толку имáни гу изјӑди"* [V,PM,7].

**страмин*** adj 1. 'кога човек чувствува срам, засрамен' ~ *им речи: "побратими, немој са чинити товар на меника. И пет хил'ади алтӑни*

*да ми дадети, јаз пак кожата не га давам: јаз сам ки га закарам на царјут". И така неговата дружина остана срамна* [V,PM,...]; *~ кату чу коконата така, фатила да ја пл'уи, вел'ајке:"фту! фту! маскаријку, вунк от дома ми" ... ја спанди вунка. И бабата, страмна, кату излела вун ја најде нос ѓавол да ја пита: "е! как бабо?"* [V,PM,165]; *~ така чиниха свадба сос толко гозби, сос толко тăпани, свирки. И на вечерта, кога ги беха затворили младите в една удаја, и двете беха страмни, как да са приближат двата* [V,PM,192]; 2. 'недоличен' ~ *дојде́-ни граматико Кндис. Б'аше с(т)ро́г и жи́фчан чув'а́к. Гу ви́ка хм "јарма́с чув'а́к". С'а́кујпат би́ше лу́т на-не́кој. Вздаде́н туту́н пи́иш, и сра́мни цо́фки кажу́ваше* [ДС(Ч),-161]; в. **страмли́ф**.

**страмли́ф** adj 'тој што од ситници доживува чувство на срам – срамежлив' ~ *и ути́ди го́стину да си л'е́гни; ж'ина́та-му вили́ на манц'о́-ји: "то́с тфо́ју аратли́к мло́гу страмли́ф, и́ч' ни ја́ди"* [MS,t,37]. Именскиот предикат е непотполн, отсуствува формата на помошниот глагол (наместо 'е страмлиф' среќаваме само 'страмлиф'); ~ *рече: "мале, да идиш да ми тераш царјувата керка!" Тога мајка му киниса та утиде на царјув конак, не кăјдиса на царју никак да кажи, така са варна на дома. Магарешка глава га пита: "как чини, мале?" И она му вели: "никак, чедо! Са варнах страмлива"* [V,PM,88].

**страмно** adv 'недолично, навредливо од гледна точка на општествениот морал' ~ *ре́кăл Го́спу: ут-то́о дăрво дă-не́ ја́јте о́ти ќ-у́мрите. Фăти́ли, јăде́ли, јăде́ли, пăдна́ли го́ли. Нă-дру́ѓо дéн и́де Го́спу ви́ке: "Ела́јте, ела́јте". "Е, ви́ке, стра́мно, не́ стра́мно ќи-до́јте. Ех, ви́й, а́с ка́ ви-кажа́х"* [ПК,2-(Мор),239].

**страму́ва** impf 1. 'засрамува некого' ~ *ви́кă-а же́нта да ти стрăму́ва, ричé, прит то́лку л'у́дă, дă-не-до́јше ту́ка дă-ти-ре́чи: и́ии, не́-ми-дунăсé...Ка́к, ричé, дă-ти-стрăму́ва. Ка́ гу-удри́ куче́нциту, у́дри-ја не́а* [ВЕв(Кор),305]; ~ *пу-це́л де́н низ пăтиштта, ус-кума́то* (парче леб) *уф-рăцто, ка́ не́ сă-сраму́виш* [ПК,2(АЌ),62]; 2. – **(се)** 'не е слободен, се срами' – споменатиов глагол е засведочен и во една молитва запишана во Гевгелиско: селанецот кога наутро се прекрстува и се моли: ~ *Господи Боже и Свита Трујцо, никој* (место 'некој') *касмет да пувелиш, да ни уделиш, дечка да си ранум, виргија да си плашќум, уф село да не са страмувум, душмајне да не сретум ни уф-пăт, ни дома* [ТГ,-306]; – сп. С. Таневиќ опишувајќи го обичајот (играта) **Лазар** запишал: поголемите девојчиња, *лазаренки* почнале да ги исмеваат со зборовите: "*Ама лазаренка, куца ниевста*", тие почнале да се *страмуват* и да не пеат [ТГ,49]; истиот глагол се јавува и со наставката **–ова: сă страмо́ва** [MS,s,108].

**страмута́** f 'нешто недолично, неприфатливо од гледиште на општествениот морал' [MS,s,108]; – селската слава, или панаѓур се дочекувала со радост, многу се спремале околу тоа и зборувале: ~ *"Море да сме сами, који му гледе оти нешто нема, или нешто е кусо? Ама ки дојдат чужди л'уѓе, па уд них срамота. Ки на пракажуват дудек ки са живи!"* [ТГ,218]; ~ *и са ус ба́бăта си-гуво́рат: "А мо́ри*

*ба́бо, ве́ле, не́ли-ј срӑмота́ и грӑота́ уд-чуве́ците, тӑко́ф дӑ-мӑ-гле́дат. Оди му-ве́ле, мӑ-зӑко́пи та́м уф-буни́шичӑто"* [ПД,144] – во текстот среќаваме необична линеаризација во формите на императивот: кратката зам. форма во препозиција во однос на глаголот: **оди, мӑ-зӑко́пи та́м уф-буни́шичӑто**. Односнава појава ја констатиравме поодамна во монографијата "Кукушкиот говор" – 1988; проблемот подоцна беше пошироко елабориран на страниците на "Македонски јазик", во коавторство со акад. П. Хр. Илиевски.

**стр̣амутилӑк** m — в. **страмута́** ~ *и се́га ца́рут нӑре́дил нӑ-женӑ-му дӑ ӑ-извӑдӑт нӑ-сре́т се́ло, су-плу́нки дӑ-ӑ-да́вӑт. Дӑ-гу-бе́ри це́л све́т, сѐ у-плу́нки дӑ-ӑ-уда́вӑт ут-стрӑ-мутилӑк* [ВЕв(Кр),302]; ~ *гуле́м стрӑмо̣тилӑк, пислӑк сте на̣прӑвили за́стринта* (утрово)...

**страна*** f 1. 'место што е лоцирано лево или десно, поретко напред или назад, од некој или од нешто,' ~ *и гу расч'е́кна два кума́т'а, гу фарли́ на страна́та* [MS,t,61]; ~ *то́ ја́дне сӑ-пра́ве ус-мле́ко, шике́р и ја́јца, ут-стра́нта и́ма кра́шник* [ПК,2(Ал),74]; ~ *тамо видех да излези едно пиле, от пиле са чини човек, седна и две ангели му прјастојаха: единоју от десната му страна, другио от левата му страна* [V,PM,92]; – во контекстот го среќаваме сврзникот **да** во декларативно–интенсионална употреба место 'дека': **видех да излези едно пиле** (за ова поопширно во граматичкиот дел); ~ *на̣ у́трӑта де́н си-ј зӑво́дӑве дву́јцта. И вӑрзу́ве за̣ ко́јнут сус синџи́рто, сӑ кӑчу́ве он на̣ ко́јнут и кини́сӑве. Оде де́к а уста̣ви́ прӑвна̣та дујна́-ѓузили́јка. И уста́аве нӑ вра́тта, нӑ по́ртта ади́нјут ут таа стра́на, ади́нјут ут та́а стра́на* [ИГ,114]; ~ *гл'е́да на главата-ји иди́н ш'анда́н' сф'ӑ ти ... и у страна́та н'е́јӑ иди́н пути́р ш'урбе́т'* [MS,t,21]. Имаме испуштање на предлогот **од;** би требало: 'и у страната од н'е́јӑ'; 2. 'правец' ~ *и́мат мӑка уд-две́ стра́ни; уд-адна́ стра́на-ј же́нта, уд-дру́га стра́на-ј ма́јкта* [ПК,2(Гӑр),184]: 3. 'земја, држава' ~ *на они́а дни са случи да дојди един траговец от и́нгилиската стра́на сос има́ни, и тој траго́вец бе́ши мло́гу бога́т. Траго́вецат седна́ та́мо о́коло две́ ме́сици* [V,PM,13] – во овие говори акцентот не оди повеќе од четвртиот слог од крајот и во таквите случаи се јавува секундарен акцент на вториот слог, според тоа акцентот во зборот *и́нгилиската* го сметаме за нереален, т.е. би требало: **инги́лиска́та**; ~ *ут мӑра вр'ӑм'а̣ дру́гата ца́рч'ина у страна̣та му брӑка мурабе́* [MS,t,86]; 4. 'дрва или нешто друго наредени и товарени на коњ или магаре, на едната страна од самарот – полутовар' (истиот товар може да го понесе и човек) ~ *"Пу́сни го̣ Ста́но̣, пу́сни го̣, [пу́сни го̣ на̣ јо̣де́нца̣та̣, [бе́лки го̣ јо́да̣ сӑбе́ре" – "Го̣ пу́шта̣м ма́л, го̣ пу́шта̣м, [е́то̣ го̣, ма́л гдӑ и́д, [са̣с стра́на̣ бра́шно̣ на̣ грӑбо́"* [...]; ~ *така сетни водинчарот фати едната страна брашното, го стори една пита. Другата страна ја товари стопанот, си отиде у дома му пожален* [V,PM,201]; ~ *" пу́сни го̣ в го́ра̣ злѐна́, [бе́лки го̣ вӑлци изӑда̣т". – "Го̣ пу́шта̣м ма́л, го̣ пу́шта̣м, [па̣к вӑлци н го̣ изӑват, [ето̣ го̣ ма́л, гдӑ и́де, са̣с стра́на̣ дрӑва̣ на̣ ра́мо̣, [и вӑлку ко́жа̣ у рӑнка̣и́* [...] – во контекстот имаме 2 именки од кои едната е определба

на другата, без придавско образување: **вăлку кóжа̣** (место 'вăлкува кожа'); ~ *ниа имами адет: едната страна брашноту гу мјасими, една пита ја клавами на вогинот да са пиче, и кој ки надвии на прикажните, земува питата* [V,PM,201].

**стра́тигó*** m 'висок чин' (во минатото) ~ *ги калéса на ýтринáта прóтипургúту, úпургúту, стрáтигúту, дúикут'éту и му стóри гóзба* [MS,t,12] и: **стратигóс** ~ *прухурéсаха нăтр'а̣ пáк у душ'мáнинут, гу прáјат стратигóс* [MS,t,73].

**стратор** m, bot. Amaranthus paniculatus 'вид растение – штир, служи за исхрана на свињите' [BG,151]; кај Тановиќ: **стратур** 'вид цвеќе', што го има во бавчите и се споменува заедно со: **трандафил, невин, каранфил', пулинско, шебој, малока, џафаќ** и др. Објаснувањето на Таневиќ ни се чини поверодостојно, бидејќи тој бил роден говорител на гевгелискиот говор.

**страх** m 1. 'чувство на несигурност, на исплашеност' ~ *напóсл'ат имáш'и инá ж'éна дитúн'а, ут стрáха сă удбúва и т'á* [MS,t,56]; ~ *"áку óгин сă-утвóре нă-грáницта, сéкуј напрéт дă-зăмúне, нăsăт тóа шó ки-устáне, устáнуве тóă вúкегăре". Еј-гúди мáле, тúă стрáуве кá ти-кăжýвăт, сă-устáнуве ли-ја?!* [ПД,174]; ~ *"ми т'а̣ стрáх, тýк ти-ј врит'éнуту, амá с'éдни два, трú дни да пуч'úниш'!"* [MSt,63] – во контекстот ја среќаваме грчката партикула за негација **"ми"**: *ми т'а̣ стрáх*; ~ *а хúтра Пéтри ут стрáх напăлни гáш'тит'а̣ (сă пусирá)* [MS,t,75]; ~ *бирикáт јас тýк сă лáхах, гу фтúснах за гăрăлту и кајдúса кóкалу у устáта и гу звáд'а̣хми, алá тóј бајалдúса ут стрáха* [MS,t,37] ~ *ут стрáх гул'áм ут тáтку-и ни муж'ăш'и ни да вр'ăви* [MS,t,84]; ~ *му вил'áт: éш'ó ха úш'тиш' смокфат'а̣ сăс т'éб'а̣ набýн?!ú éм'а̣-и стрáх да ми-ха ни éзмити!ú* [MS,t,86]; ~ *д'ăт'а̣ту ут стрáха сă пупикáва ... éалá сабáлин мрăва стрáха вúд'а̣хú éш'тó стрáха?ú* [MS,t,11]; 2. изр.: **му паднало страх** (= се исплашил) ~ *куга дошли при царут, тоа фанал да ги питуве: шчо има, шчо нема? Сега е кумшијското дете; ф него е лишанут* (нишан, доказ) *и оно е царско дете. Ама му паднало страх, да гò не каже тоо другото дете на царут* [ШК,5(425]; ~ *дујдé и тó шо зé иднóто карагрóшот, ричé: Афéндо, ти пузнајáх на тéб шо си идéн скрúвин чувéк, жнúјиш дéка не сиáл, и избирýаш дéка нé си давáл; и му паднá стрá, да утúдох, гу скрúх твóјто карагрóш* [MV,K, 271]; ~ *ем вéли на нúх: Мúрно на вáс. Па óни си уплашúле и стрáх му паднá нóго, си расчýдаа гиа глéдат фан...* [MV,K,260]; исто: **ме-ј стра́х** ~*тáм úмах бáба, ќо-нóсăхме, тáтко ус-нúх, ус-Гóце Дéлчуф óјше. Пá нúа̣ ќи-гóтвиме, ќи-ј-прăчéкме, пá ќи-сј-óде. Тáтко пá ќи-рéче: "Ајде Слáво, тú сјáа ќи-дóјш уснáска". Ас рăци стúскум, ме-ј-стрáх. Дибéјќи, дибéјќи ќ-о-нóсме пá нă-Кăлúнуво* [ВК(Мал),289]; **ут-стра́ сă-бéга – ут-стра́м не-сă бéга** (= стравот полесно се поднесува отколку срамот) [ДК(Дебр),107]; **гу стури́х ут стра́х** (= бев исплашен и поради тоа згрешив, т.е. направив нешто недобро) [MS,s,107]; **страх, не страх** (= и покрај стравот човек треба да го заврши започнатото) ~ *ее, ăдúн úмше сăјмéнин, јóк дочúне, сè шéтше пу-рéкта. Ас ну-*

*сúх лéп, ќи-мјо-дáăт: áјде вăрвум áска, нéма шó. Стрáх, нé стрáх* [ВК(Мал),290]; **стрáо ми уживé** ~ *ми-устăнá ýплак ут-тугáј, кá мă-апнá кýчто; јá тóлко гудúни стрáо ми-уживé у-мéне* [ПК,2(Гăрб),195].

**стр'ăха*** f 'дел од покривот испуштен надвор од ѕидот, како заштита од дожд – стреа' ~ *сандáлу стáнува ут п'éт', ут ш'éс прăнч'ки, усăх-нува сандáлу закáцини пу ш'áјкит'а, пу стр'ахáта* [MS,t,5]; и: **стреа:** ~ *свáтовете ќе-се-собéрат ф-нéговата кýќа да-ќе-óдат за мó-мата да-а-зéмат. Кá ќе-а-зéват мóмата... Ќе-а-дóнсат на-цăрквата, ќе-се-вăрнат – ќе-а-дóнсат на мóмчето. Ќе-застáне сос-кóн'ут пут стрéата... ќе-и-дарýва свáтовето* [ВЕв(Бар),300]. ~ *дудулејка мајка, [сред море стоје, [на Бога са моле, [дож да заврне, [берикет да даде: [да се чинат чиничките, [дур ду стрејте, дур* **ду** *стрејте* [ТГ,435]; ~ *кá фăтúја тúја нáште нă-вáште, вáште нă-нáште, тúја вáште пцéта, ричé, рăнúја идéн ут-тúја нáште. И тóгăј сă-зăпăлú чăтúјта, гóре ут-стрéăта и изгурéа; Мúцо избигá* [В,ЕВ,296].

**Страхúл** 'м. л. име запишано во Кукушко' ~ *тăквó-ј дéтто нă-вáш Благóј, ајăрсăс. Кá о-путиснáл нă-Стрăхúлуфто дéте, ѓлáфта ма-за-бóдуве уф-кáлта* [ПК,2(18)].

**стрáшин*** adj 1. 'некој (нешто) што застрашува' ~ *и стом отúдоха áф стреду морéту, ету глéдат едúн човéк на морéту, еднá дăска úмаши под нéгу и си бóриши сос стрáшните далгú* [V,PM,24]; ~ *един ден нај-малкиот отиде на гората сам да лови, кату ловиши, најде една змиа страшна, сакаши да изјади един елин, ама еленот, кату имаши големи рогови, не можиши* [V,PM,80]; ~ *Цăрнодреха беши млогу л'ута, братите и са бојаха от неа и не можаха на нејната гора да стăпнат. Цăрнодреха са чу по сичка земја, ча е страшна* [V,PM,50]; ~ *зетјут вели на нивјастата: "нивјасто, затвори и отпри* (потпри) *харно вратата! И да не си оплашиш: оти гăрмеш страшно ке да биди, штото земјата ке се затреси"* [V,PM,90] – во контекстот има 2 посебности: прво, нарушена конгруенција (именката во машки а атрибутот во ср. род) и второ несоодветна линеаризација (атрибутот е во постпозиција во однос на именката; и двете работи се илустрираат со синтагмата: **гăрмеш страшно;** 2. 'темен' ~ *и така кату ходила три години цели, достигнала до една страшна гора; таму најде две просици: единоју беши слеп, другио крив* [V,PM,91]; ~ *с-крушуво личе Јанка свираше, [сус гора Јанка збор си чинише; ["Еј, горо, горо, горо, зилена [јас ки те питам, горо, распитам: [дали ти виде, горо, који мина, [пу твоји страшни горо, дирвенти?"* [ТГ,93]; ~ *дојде времја, станаха, трăгнаха пак да си хождат на пăнт. Истом на една страшна гора достигнаха, тогас Гăрциту по-напрет заминаха и збор чинили* [V,PM,179]; кај Малецки формата за ж. род: **стрáш'на** го покрива и машкиот [MS,s,108]; 3. 'чуден, голем' ~ *от таму киниса и отиде крај морету; са чудиши, как да мини приз морету. Таму изл'ала една страшна риба и му вели: "дека ки идиш, господине?". И тојнака вели: "ки идам на слăнцето да са питам за кăсметјут"* [V,PM,99] – во текстот среќаваме уште еден случај за проширената употреба

на предлогот **на**, место 'кај': **ки идам на слӑнцето**; 4. 'силен'~ *му вел'ат на царјут: "Царју, много ти година и да ти е жив зентјут, што имаш! Ниа царју, чухме, оти имаш зент страшин, да фашта лами и змии ж'уви"* [V,PM,186]; ~ *táткọ и чѝчкọ Илѝạ ги-чѝстехạ тӑрлạтạ, а ýјкọ излéз сӑс уфцѝт. В р'áмтọ б'áш нóгọ лóшọ, ѝмạш срá-шнạ вијáлицạ сạс сн'áк и в'áтạр. Сѝчкọ б'áше зạлéднọ* [ДС(Ч),165]; ~ *му сạ рéкле на нéго: ето за Ис..., шо са чинѝ човéк Профѝ-тин, стрáшин и на лáфот и на рабóта кри Бóга и на сӑто инсáн; да как гу прудусувáле Книговѝтите и Старéите* [MV,K,253]; 5. 'грозен' ~ *десет дена пӑнт и ходел, та достигнал до златната кула, дека беши затворена царјувата мома, та ја чуваши крива самовила. Тој кату викна един страшин глас, кривата самовила много оплаши са* [V,PM,215].

**страшлив** adj 'тој што се плаши од сè нешто, од ситници' ~ *по дно времја имало един цар млого страшлив, штото го беши страх да излези по вунка сам да са шета. Тихиса един пӑнт да гу викат на кавга, да са биј сос друг цар* [V,PM,210]; ~ *колко беши страшлив, ошти толко си оплаши от харамиата, и без мӑра иштиши да му изл'ази душата. И веки от млого гаирет му вели на хара-миата: "а бре, луд делиа..."* [V,PM,210].

**страшно** adv 'кога нешто предизвикува страв' ~ *ошти речта не доречи, и фати да гӑрми страшно и да лӑска, земјата се затреси страшно, магарешката глава пукна, и испадна од неа едно момче лично* [V,PM,90]; сп. **страшно-страшно** – со удвојувањето се потенцира значењето; во случајот дека она што се кажува е сериозно страшно ~ *"Царјут как гу виде му вели: немој скокнуваш ка-л'ата! Ми е жал, да не си одавиш!" Али тојнака са вӑрна образот каде царјут и му вели така страшно-страшно: "царју, царју, јазика аку сам јунак, сакам прет свадбарите да си покажа, и акọ земам твојта керка, халал да га зема!"* [V,PM,61].

**стр'ӑш'та** (**стрешта**) praep 'спроти' ~ *утѝди на инó кш'éнудухѝју стр'ӑш'та цáрскију кунáјќ* [MS,t,30]; ~ *и Госпот послуша неговата молба, гу стори пиле, и летнал, отиде, ја најде нетре на бахчата, дека беши везила тенка камуха. И тој кондиса тамо на едно дрјаво, стрешта неа* [V,PM,227]; ~ *еднó врјáме имáло трѝ сéстри. Нáј-мáлката Ангелѝну, óна бѝла нáј-хáрна* (најлична). *Двéте ѝ сéстри изл'áваха кáта ден ср'áшта слӑнцето и вел'áха: "мѝло слӑнце, мѝлно óко, от нáс трѝте којá је пó-хáрна"* [V,PM,132] – нерегуларноста на категоријата род во овие говори се потврдува и со формата на женско име **Ангелѝну** (ном. форма, со редукција од 'Ангелино'); ~ *отѝде сиромáхот, застóја сóс децáта му срéшта брáт му. Кату гу видé брáт му такá обл'áчен сóс хáрни и скӑпицéни дрé-хи, нé можá да гу познáј* [V,PM,-148]; и: **срéшту** ~ *удé уф-адѝн грáд гулéм, цáрски. И тáм сиднáл уф-адѝн сирумáшки áн. Анут бѝл срéшту цáрскију кунáк. Анџѝјата кугá си-кýпе сóл', кугá си-кýпе брáшно – сирумáх* [BK,282].

**стр'ӑш'та** adv 'отспротива' ~ *сạ упи царјут и чини каул сос едни богати, ча морету да гу испие; аку*

*гу не пиј, да им даде един чифлик на ним. Гнусниот саде слуши от срјашта* [V,PM,58]; ~ *ји вилú: éстóј-ти тукá, јас за пóја тáм на стр'ắш'та úма идúн вóгни да в'éна инá глáвн'аú* [MSt,23]; и: срешта: ~ *Марку вјахна на негова кон'а, зема и тешка бозлугана, гу пристигна дури аф среду морето, и как гу виде от срешта ошти, ча е бил јунак...* [V,PM,77]; со исто значење: **карш'ú** [MS,s,108].

**стр'ắш'та** (**стрéште**)* impf 'среќава' [MS,s,108]; ~ *дéтто си-кинúсе, си прắдắлже пắто, вúке: "Пу-двá, пу-трú дéне". Стрéште, пă нусúли нé-куј мắртóвиц нă-погрубéн'е. "У-у, зăшó тăкá вúкиш бé, нúа, адúн, вáдин, цéлто сéло гóре"...* [ПК,2-(Крец),302] – во текстот среќаваме примери со перфективен презент: **дéтто си-кинúсе, си-прắдắлже пắто** (место: 'си кинисуве, си прăдăлжуве') – за оваа особеност на југоисточните говори веќе опширно имаме пишувано (в. "Кукушкиот говор" том 1., 1987); – в. **стр'áва**.

**страшутúа*** f 'ужас, стравотија' ~ *пáмнум и дрýго, сè уф-нáс чéтта а-нусуваа. Кá ќи-дóјдăт, тáтко си ублéче... нă-дрýмут ќ-óот дă-ј-прă-чéке, зă-дă-дóјдăт уф-нáс. Чúко пă ќи-брáне кучúнта дă-нé лáат. Стра-шутúј гулéми* [ПК,2(294)].

**стр'éбру** (и: **срéбро**) n 'благороден, скапоцен метал со бела боја' ~ *хрисухóту утúва у ц'áр'у, му сă змóл'ува: éдáј-ми мрắва стр'éбру и мáламу, пак тфóј зá-јú* [MS,t,19]; ~ *вúд'а инó м'áсту млóгу хýбаву ступúсану óкул, óкул с'é сăс стр'é-бру и мáламу заград'éну* [MS,t,60]; ~ *му речé: "брáте, познáх, ча си по-јунáк от мéника, и затовá ти са мóл'а: óстави ме жúв да ти кáжа, дéка са нáште магазúи, да зéмиш злáту и срéбро, кóлку штó сáкаш!"* [V,PM,21]; ~ *гу најде кепиту и гу зема; дава ú на момата една смоква. Л'у јади, и паднаа роговиту. Тогас царјут млогу са благодарил, ама злату и сребро му даваши млогу на детето, сал момата га не даваши* [V,PM,35].

**стрéгло** n 'стебленцето на житно растение' ~ *тó-ј жúтто ут-кóрăно ду-клáсо* [ПК,2(Град),106].

**стредурек** m 1. 'парче земја, наоколу вода, остров'; 2. fig. 'средиште, во случајот, на цивилизациски параметри' ~ *сăта тија планини, су сăта му градишта, села, манастира, курији и др. работи, су реката шо е пуслана като платно уф него, су селта расијани, така кладени спроти Постул, шо ти са трача, оти то шо а правил дујната истиклим гу избрал стредурекут ув Постол* [МЕ(Р),71] – глаголот **трачи** претставува архаизам со прекинати изоглоси; се среќава во северните словенски јазици; ... ~ *на во извор пăтниците Пазарејна и силјајнто ут друјзте села на околу гу велјат "Бајната", друзи па ут Водин ут та страна – "Маркова Бајна"; селјајнто на блискуту му ду негу селу – "Пел". Најстина пăтникут шо има пуминато по тува и белки застанато, да гу распулја чуднјут извор, се наогја прид еден "паметник" шо му-ј пувăрнијна мислите на повичка ут 2200 гудина напред, коа се наогјаше стридурекут на сăта тогај позната дујна – тука, на во сеа туку речи пустилија место. Ут сăта тугашна лăскотија* (блесок) *сеа можа чувек тука да најда сăл трага като во шо гу има пăтувачут прид очите су неговото оше нерасипано исчу-*

*вања има "Пел" и други дробни и едри нишајна* [МЕ(Р),69] – смела мисла на Мисирков, кој уште пред повеќе од 100 год. укажува дека средиштето (**стредурекут)** на тогашната цивилизација (пред 2200 год.) се наоѓал во тој дел од Македонија. В. top. **Средерóк.**

**Стрéзуво** top. 'име на село во кукушко-солунската регија' ~ *низ нáшто сéло заминá, низ Нимáнци. Утíде Стрéзуво, Сéслуво, надóл утíде, уф-Дóлно Поле. Нé знáјме ут-тáм нă-тăкá, áс ду-тáм знáм, нă-тăкá нé. Дóлнуто Пóле, Сóлунцко Пóле* [ПК,2(Пл),251].

**стрејкја** pf 1. 'наиде на нешто' ~ *сеа да сă пузнајмă и су Постул. Оше наближувајки сă ду Постул чувек стрејкјă на пăтут неколку тумби (кургани)* [МЕ(Р),78] – во текстот среќаваме употреба на перфективен презент: **чувек стрејкјă на пăтут** (наместо 'стрејкјава'); ова е заедничка специфичност на југоисточните говори на што укажавме подамна; 2. – **(се)** ~ *"Славенцкуту" имă на полјту ки му бида "Сланица" и во имă ки бишă за сăто полја дур на морјту и дур ду Ембимбо, оти колко повичкја ода чувек ут зајди-слăнцă узгурнинта на земјатă-ј сè по-сулена и сè повикја се стрекја цеки* (sic!) *лăскави ут сол'та шо е на них* [МЕ(Р),75]; ~ *сеа да сă вăрниме па на блатцките диви свијни. Они и тогај, коа беа пчиничките сă стрекјиа сăл нојкта; сеа пă ич нема* [МЕ(Р),77]: ~ *колку повичкја полјто сă ближă ду морту толку едвај се пикасува, сă стрикја на ниско полјто навидену уд зајди-слăнцă на угри-слăнцă, ама така, шо идва сă пикăсува. Елјбетен, нимајнту на сулило и сулени бари, кăжува, оти имито "Слајнцăтă" ки бишă идно времă за сăто полјă* [МЕ(Р),75].

**стрéкса** pf 'се согласи' ~ *и Кулуф стрéкса, и чиниха пазарлăк; и такá гу земá, гу закарá* (одведе) *аф бáн'ата, от тáмо го закарá аф кăштата, му дадóха харни дрехи, са и применил* [V,PM,11]; ~ *пападíјата не се стриксáла* [BV,152]; ~ *са почудиха и вел'аха: "тју бре! толкос царјут не и можал за момата му да најди един јунак..." На царју млогу лошу му падна, зашто он, ако са исмами, га такса, ами тјанака зашто стрекса да гу земи* [V,PM,90]; ~ *кога ми го докаруваши ухтарјут, на дноту му нахождах по един алтăн. Туку знајте: "јазе фăрлих милос каде негу и сакам да гу чинам зет, да му га дадам момата ми на негу". Кату чула така царицата и момата стрексаха* [V,PM,49].

**стрелица*** f 1.'направа што полетува при оптегање на лак' – в. **стр'áла** ~ *пак царјут момата га не дава, л'у му вели: "кој ки можи сос стрелата да ми тракали от небету една звезда, на негу момата ки га дадам". Тогас и тој си разеди на царја та зема стрелицата и му извади на царјут очите* [V,PM,102]; 2. 'направа со која се става (вткајува) преѓа при ткаењето' (**стрилицата** се фрла, како да се "стрела" од едната до другата страна на платното што се ткае) ; в. **снувáлка** [MS,s,108].

**стрéл'а*** impf 'пука со оружје' ~ *тáм дéка бéа скелíјнăта и-извăдíја сíте рибáрă шо-бéа, Тýрците и прăвíја специјáлни лóтки. Прéд дă-ă-ýдрăт кулíбăта, удрí ăртилéрија дă-бíе ут-Тулумбáзут, áднó мéсто... секăчí гóре висóко и глéдăше дéка-е кулíбăта и стрéл'ăа* [В,ЕВ,297];

~ *јóдăт и пéјат и зă-бóј мúсл'ăт, [прáво стрел'áјте, прáво фăрл'áјте, [нúја Тýрчина да-гу-избúјме, [од нác пăднáа ду- трúста дýши, [уд-нúх паднáа ду-трú ил'áди* [ПК,2(Ним),272].

**стре́мина (нива)** adj 'новоотворена нива, исчистена од камења и пенушки' ~ *дăлбóко издúгина нúва ус-лизгáр; а-истримúх нúфта, ќ–аа сéм афиóн* [ПК,2(Ал),106].

**стрен** m ~ *стрен гу викуме нă-нóжо рăчката* [ПД,120].

**стре́се (си)*** pf 1. 'се придвижи со ситни движења' ~ *на вúи лéжија нóго л'ýди бóлни, слéпи, крúви, сýи, фатéни, шо чéка вóдата да си разúграши. Чýнки Ангелот слéваши на врéмито на Ка..., да си стрéсиши вóдата* [MV,K,255]; ~ *кóј пóнáпри вики ки флéзеши как ки са стрéсаши вóдата, са лекýваши, шо нимáло вúки бóлка да гу фáки* [MV,K,255]; ~ *ричé на нéго бóлниот: Афéндо, човéк нéмам, кóга ки сă стрéси вóдата, да ми клáди на Кол...;дýр да си óдам јас, друѓ при мéне слéгал* [MV,K,255]; 2. 'се растрепери' (од страв) ~ *Па óни си уплашúле и стрáх му паднá нóго, си расчýдаа гиа глéдат фан... Ричé на нúх: Шо си стрéсити такá, и зашто такá си разматýати ýмишти* [MV,K,260]; ~ *и жéната си уплашú, и си стрéсиши, нúкакфа си чинúла ут плáх* (= плашење, страв), *дујдé да му паднá на нéгу, да му ричéла на нéгу сăта прáвина* [MV,K,324].

**стре́што** adv 'отспротива' ~ *" Е, вúке, вăлко: áрăнто сă-зăбрáуве. Ќита-изéдум". "Дóбро, рéкăл урáчо, áј-д-óдме пу-пăто нă-тăкá, кóј ќистрéтме, ќо:-пúтме дáл' сă-зăбрáуве áрăнто". Одăт. Стрéшто глéдăт áдин кóјн пáсе, рăве кóјно сýу трéва* [ПК,2(Ним),265]; в. **стр'ăш'та**.

**стриди́на*** f 'нешто еднакво оддалечено од крајните точки' ~ *вúјна бáјнца сă-вúи нă-сукáло, кóрте сă-прáват кут-армóника и сă-вúит, сă-зафáште ут-стридúнта* [ПК,2(Ал),31].

**стри́жба** f 1. 'стрижење на овци' (чинот); 2. 'сезона кога се стрижат овците' [СК,336].

**стриже** impf 'со помош на ножици реже (симнува) коса од глава на човек, односно волна од овца' [ТГ,375]; во Солунско: **стр'ăж'и*** ~ *стр'ăж'ам сăс нóж'ницúт'а* [MS,s,108]. Волната од второто стрижење се вика *јарина.* Во минатото во некои планински села *(Мајадак)* имало специјални работилници во кои од споменатата *јарина* се изработувал дебел штоф – што го викале *аба.* За *абата* се знаело дури во Цариград. Овците ги стрижеле со специјални *нужици* што ги правеле Циганите; овците ги стрижат во два наврати, прво во април и втор пат во август месец, откако претходно ќе ги избањаат два-три пати и при тоа се внимава да не дува ветар да не се *напрашат;* по бањањето ги тераат на затревнато место – *чименлик* [ТГ,375]; в. **скри́пи, скри́п'а** [MS,s,108].

**стрижак** m 'потсмешливо обраќање кон дете (девојче) што наскоро е острижено' – женските деца кога се на 2–3 години ги стрижат, верувајќи дека новата коса ќе биде посилна, погуста: во таков случај децата го исмеваат девојчето: "*Стрижак, бричак, [на две јајца – квак"* [ТГ,122].

**стри́жăн*** adj 'кога косата, односно волната е симната со стрижење' ~ *пăрвăта вăлна а-вúкăме стáра вăлна, сéга прóл'ăтта шó ки-сă-*

*стрѝжăт, а втóрăта па, éсăнта стрѝжăна, тá· ја вѝкăме јáрина* [ПД,157].

**стрѝко** m 1. 'брат од татко'; 2. 'постар човек воопшто'. [MS,s,108]; ~ *халвациjнчето му вели: "стрику, мојта мајка млогу стара е; не ти зева". И тој му расипа халвата. Кату виде зортот, халвациjнчето са примоли на мајка му за нос човек да гу везми* [V,PM,200].

**стрилу́шка** f, zool. 'вид змија' ~ *óна-ј кут вăртéно, лéтке* (се придвижува со скок), *зăтóо и-вѝкат стрилу́шка* [ПК,2(Крец),106].

**стритну́ва** impf ~ *óăт дéцăта дă-лóвăт и цáрут óде дă-лóве. И-стритну́ва. – "Бре, си-вéле, шó дéца!" Е, сиднýвăт нă–мăбéт, нă-лáф. Му вéле: "Дă-ми-кáжите вѝа: чѝј дéца стă?" – "Нѝа, му вéле, нă-вудинчăрут дéца-снă"* [ДК(Лип),114]; и: **стриту́ве** f СК,336]; ~ *дéтто сикинѝсе, си-прăдắлже пắто, вѝке: "Пу-двá, пу-трѝ дéне". Стрéште, пă нусѝли нéкуј мăртóвиц нă-погрубéн'е. "У-у, зăшó тăкá вѝкиш бé, нѝа, адѝн, вáдин, цéлто сéло гóре"... Стриту́ве нéкуј пó-н-тăкá нýжда вăрше* [ПК,2(Крец),302]; – в. **сретне** 1.

**стрѝна*** f 'жена на стрико, но и воопшто постара жена' ~ *му-гу-дáва нáјáрнуто јáгне. Трăгнýва лисѝцăта. Си-гу-зéва јáгнито. Оде, óде приини-вулувáри. Му-вéле: "Мă-сáкăте мéне, приăтéли, су-вáс дă-бѝăм?" – "Тă-сáкăме, стрѝно, ама áко ни-гу-дáш јáгнито дă-гу-пéчиме"* [ДК(Лип),117].

**стрѝца** f 'сестрата на сопругот за жената (т.е. за сопругата) е **стрица**', [ИГ,128]; ~ *нив'áстąтą мąжувѝте сéсри, áкǫ ги пǫчѝтą, срѝци имкąжýвą* [ДС(Ч),142]; ~ *нивéстта нă-дéвиро му-вѝке брáче, а нă-неа зóлвăта и вѝке срѝце* [ПК2(Шек),24]; – во шега: *амáн мắр стрѝце, нóго знáјш дă-пăркáжувиш (тăкá сă-вѝке нă-нéкаа мóмичка, шо гувóре нóго)* [ПК,2(Крец),...].

**стрјалка** f 'вид направа што може да полета со оптегање на лак' – в. **стр'ắла** ~ *óни му вéл'ат: "гу видéхми, от тýка проминáха, áма тѝнака не мóжиш да ги стѝгниш, туку нá, да ти дадéми една стрјáлка, áма што да вѝдиш да намјáриш"* [V,PM,116]; ~ *имаши таму един калкан, кал'а ветка* (= стар sид). *Тил'ал тури* (царот) *да вика: "кој јунак ки изл'ази калканот да гу растури сос стрјалка, негу зет ке да чини, момата му ки га дај"* [V,PM,102] – во текстот имаме непотполн двоен објект, отсуствува кратката зам. форма: **негу зет ке да чини** (место: 'зет ке да гу чини').

**с(т)рóг** adj 'тој што бара стриктно придржување до правилата' ~ *дру́гăтą гǫдѝна уф-чтвắрти клáс дǫјдéни грąмąтѝкоКндѝс. Б'áше с(т)рóг и жѝфчąн чув'áк. Гу вѝкąхм "јą рмáс чув'áк". С'áкујпąт бѝше лýт нą-нéкǫј* [ДС(Ч),161].

**стрóи (сă)*** impf 'застанува во ред, се реди' ~ *óда· пу-óсăм дýши тугáј бắлгарските вујнѝци, нé óдаа пучăтвăрýјца, пу-óсăм сă-стрóја·, пắто цéл гу-фáкăт* [ПК,2(Мор),217.

**стројник*** m 1. 'тој што уговара свршувачка' ~ *като-у-нас ќе-дóјде сéстра-ми, ќе-кáже: "Дóтко, ќе-ми-ја-дáдеш мóмąта, да-му-ја-дáдеш на-фил'áн човéк, óти ми пуштѝ стрóјник да-му-а-дáдеш". Јáс ќе-кáжąм: "Ќе-го-пѝтаме тáтко-му; áко ја-дáвąме мóмąта, ќе-ти-кáжąм"* [ВЕв(Бар),300]; ~ *брат му млогу си зарадува, и как гу виде така сос сиромашки дре-*

*хи, му ги извади и му даде други дрехи богатски... и как гу видоха богатите господари, фатиха да праштат стројници* [V,PM,85]; ~ *тóгај стрóјникут дáр ќе-а-дарýва мóмата – алтӑн "фрулúна", "дýгла". Кá ќе-му-а-дóнсе дýглата на-мóмата, и мóмата ќе-го-дарýва су-шамúја* [ВЕв(Бар),300]; – сп.: старите, неженети момци праќаат *стројници* во други села, додека не се *расчује и разбере. Нив* ги викаат *устанни* [ТГ,133]; 2. – во одреден контекст називот **стројник** може да се однесува и на посредник за било каква работа ~ *нóго, нóго стрóјници áска нéјкум. Тúа рабóти ус-тӑкá нé сӑ-вӑршат* [ПК,2(Гӑр),-106] – тоа се зборови на човек што продава стока на пазар, бегалец од с. Грамадна (Кукушко) .

**стројуве** impf 'уговара свршувачка' ~ "*Стројник да бидиш не е кулај работа! Саке уд сто реки вода да им дунесиш, – ниту уд една да не им дајиш да са напијат".* Поради тоа и не се нафаќа секој да *стројуве* [ТГ,148]; ~ *стрóјнико гӑ-рéде рӑбóтта, да-струјýве мóмта зӑ-свáдба* [ПК,2(Грам),242]; ~ *тú-ј струјýвише, сјáа ти дӑ-ј-бӑриштúсиш* (помириш) [ПК,2(Гӑр),106].

**стрпке** impf 'згазнува, стапнува' ~ *отад иде лудо младо, [дури силин дури вилин. [Ка се вије, ка се крше, [куту прчка царничкова, [куту гранка миндалова* (бадемова), *[дури на којн не си вѓаје, [на зинѓији не си стрпке* [ТГ,177].

**стругалце** n 'направа за бричење – жилет'; се употребува и **бричка** (со споменатово значење) [ПД,117].

**Стружница** top. ; J. Иванов упатува на исчезнат апелатив **струга** и упатува на рус. *струга* 'суводолица', чеш. strouha 'ров', словач. struga 'поток', словен. struga 'речен ракав, вир' [ЈИ,Ми...,200].

**струјар** m 'учесник, сведок при свршувачката' – в. **стројник** ~ *и са качих мале, дури горе, [удузгоре мале, на куќата, на куќата мале, чак ду баца, [и си видех мале, плӑна куќа, [плӑна куќа мале, армасаре, [армасаре мале, сѐ струјаре, [насред куќа мале, малка мома* [ТГ,369].

**стрýк** m 'направа со која дрводелците ги прават мазни штиците'; в. **рукáн', рéспа** [MS,s,108].

**Струма** 1. ж. лич. име запишано во Гевгелиско ~ *кинисал Марко да шете, [да шете село да гледе, [пу него Струма нивеста; [еј, што му веле, гуворе: ["Врни се, Марко, ступано, [врни се малце пучеки! [јас правих рибник јангулник"* [ТГ53]; 2. 'река во Пиринска Македонија' ~ *кá бигáме, нúӑ уддéме нӑ-нáшто сéло, нӑ-Плӑнúца, óна нé бúше зӑпáл'на. Си-пуминáме, вујнáта сӑ-бúит дóлу, нéл'?. Нúӑ биз вујнá* (војска) *бéѓме. Пу-нáс нéмше дӑ-пýкат, áма пóл'то гóрише гáаре. Заминáме Стрýма* [ПК,2(Гӑр),251]; ~ *унá казáла: "Ўтúвај и докáрај едúн кóн". Он га-дукáра кóн'у и зевáл пáк да вúка. Мачéнцето и кучéнцето ú-кáзаха: "Кáжи да-ти-докáра вóда сӑс решéто ус-Срýма"* [ВС(Кал)336] – во текстот предлогот **ус** (со) се јавува наместо 'од': **да-ти-докáра вóда сӑс решéто ус-Срýма.**

**стрýпка*** f 'кора од рана' ~ *ѓáвуло óде, уд-уфчáро му-сáке зӑ-бóга: "Дáј брé сúнко, вéле, и нӑ-мéне нéшчо зӑ-Бóга". Тó, зӑ дӑ нé гу-вӑрне: "Струпки, рéкӑл аку-сáкиш уд-рáните дӑ-ти-дáм". "Стрýпки, стрýпки, рéкӑл, дáј еднá-двé"* [ПД,144].

**стрӑвин** adj 'тој што сака многу да јаде, лаком' [СК,336].

**стрӑжение** n 'воен судар' ~ *уф-сéло Бáбјӑни се сфалú Димúтре Бӑбјáнски и дујдé ду-кунáкут шо го-úмаа, шо-бéа Гéгите, сијмéните шо бéа. Тие утвурúја óгин и пучнá стрӑжение дӑ-си-бúјат* [В,ЕВ(295)] – зборот **стрӑжение** го немаме сретнато на друго место во материјалите; веројатно се работи за позајмица (пр. ако информаторот бил бугарски војник).

**стрӑмнúче** n, bot. ~ *тá-ј трéва, рáсте нé нóго висóка, нӑ-вӑ́ро úма гулéм бéл цӑ́ф, уф-стрéди úма цӑ́рничко. Стáрте кӑжу́вӑт тóо цӑ́рничкуто уф-стáро врéме зӑфӑштáло нóго, áма свéто кá о-гу́бе стрáмо тóо цӑ́рничкуто устáнуве сѐ пó-мáллчко* [ПК,2(Гӑр),106].

**стрӑнú (се)** impf 'се наведува, се настранува, пр. едната страна од товарот што го носи добитокот (коњ или магаре)' [MS,s,108].

**стрӑнúци** (или: **дéми**) pl. 'подебели дрва од страните на разбојот, тие ја држат конструкцијата' [ИГ,121].

**стрӑ́п** (и: **срӑ́п**)* m 'направа со која се жние – срп' ~ *на дру́гајут д'éн' рáнуту враш'úлуту зӑ́ј хазӑ́р; за вéзми страпóт, за усич'é ут снóпиту вӑ́нну'éт'а* [MS,t,66]; ~ *ут д'éвит' мӑ́синца за дóјди за ж'é-н'енти, за вéзма аргáтиту и стрӑ́пувéту* [MS,t,66]; – во заглавниот збор во консонантската група "ср" е вметната согласката "**т**", сп. исто така: **стр'éбру, стрӑ́ци** (срце); ~ *му́ѓи Кру́ша и му́ѓи нáс úмше дру́ги ритчúна, пӑ зӑ́т тúа ритчúна-ј Кру́ша-Бӑлкáн. Она сӑ-вúкше, гулéмјо-и вӑрх Стӑ́рвица. Аа, висóк вӑ́рх. Нáјвисóк вӑ́рх нӑ-Кру́ша, Стӑ́рвица он сӑ-вúкше. Куту сéчин бúше уд дóлнӑта стрáна, куту срӑ́п, куту сóр зӑвúјн* [ВК(Шт),288]; ~ *и пак а викна умовитните нетре и му вели: "сега ошти ако можите да познаите, што има нетре на тос сандук?" Тогас единојут рече: "на главата му има кату гребен и пашката му е крива кату сӑрп"* [V,PM,182]; ~ *и тја му вели: "Млогу, млогу немој врјавиш, земи срӑп да жниеш пшеница". И пак са вӑрна назат и отиде при жена му* [V,PM,279]; ~ *Бурјано, Бурјано, сал ти ли си мома?! [сал ти знајш да пејиш? [гласут ти се слуше, [дур на наша нива, [јуф Кожух планина, [српут си јуставих, [тебе да те слушам* [ТГ,337].

**стрӑ́ци** (и: **сӑ́рце**) n 1.'главен орган во организамот, односно во крвотокот – срце' ~ *éкак утúвахми на пӑ́н-т'ó, гу фáти инó стрӑ́ци да гу булú и там си умр'ӑ́ú* [MS,t,48]; ~ *имаши един јунак, името му беши Грујо Шкиндерлиа. Тојнака беши млогу слаб на снагата, но имаши живо сӑрце... един човек му и псул мајката, и тој един јумрук и му извади душата* [V,PM,76]; ~ *и óн а ричé на нúх: А нéразбрáни да тéшки уф сӑ́рцито, требу́ва да верýвате на сӑ́ти шо си кажáле Прóфитите. Ациба нé бéши бúло да си мӑ́чи Христос и да дóи на слáвата нéгова* [MV,K-253]; 2. 'утроба, стомак' [ПД,114]; ~ *да как са чу́ла Елисавéт на Марúнина радувáни, му са-грајáло дéтито нéјно уф сӑ́рцито; и са наблудú Ел... ут Свéти Ду́х и рéкла: Блажéна ти на жéнити и блáгословин сéмито уф твóа сӑ́рци* [MV,K,301]; ~ *сӑ́рцто мӑ-јáде* (= имам тешкотии во стомакот); *настинáх, сјá мӑ-бóле сӑ́рцто*, или: *мӑ-вӑ́рте сӑ́рце* [ПК,2(АЌ),109]; ~ *сӑ́рцто гу-јáде значи курéмо* (стомак) *гу-бóле* [ПК,2(Грам)-

239]; 3. 'чувства, скриени желби' ~ *писмото така вели си: "царјува керка, харна дивојка, моја л'убоф! Тинака да знаиш, оти јазе не сам магарешка глава, туку сам јунак харин, ама сарцето ми на друг не гу кажувам, сал на тебика"* [V,PM,90]; 4. 'централен дел од нешто, пр. од пупката со која се калеми некое овошно дрво, имено од него се јавува *калемут уд ашладисувајнето*' [ТГ,407], односно: 'внатрешниот дел (семката) од: орев, бадем, лешник и сл.' ~ *шо купи́ме а́дни уре́е, са́фи́ сắрце, а́дна те́нка шл'у́пка* [ПК,2(АЌ),110]; исто: *сắрцто шо ќ-о-иска́риш утлубуни́цта (сă ви́ке* **гибе́к)** [ПК,2-(Гăр),34]; 5. изр.: **су сѐ сăрце** (= со голема желба) ~ *кату чу така царјут, познал ча беши негова момата, и заедноч стана и му даде познание на сички. И си зарадуваха млогу и чиниха и свадбата, га ужениха. Тогас гу чиниха веки со сѐ сăрце зет* [V,PM,37]; ~ *идну-де́н А сăн кла́л ние́т дă-и-упи́та сил'а́јнте: а́ко мо́же дă-зе́ва и о́н рисја́нцка ве́ра, а сил'а́јнте му ре́кле: "Ни́а су сѐ сắрце тă-са́кăме у-на́шта ве́ра, са́мо дă-гу-упи́тăме по́пу"* [ДК(Деб),153]; изразот **су сѐ срце** се јавува и во следниот контекст во кој се праваат верникот и попот; сп.: *панагијата* (лебот што се носи в црква) не треба да биде голем бидејќи свештеникот се лути: *"Си ми дунсел цал леб, за десит души да ручат! Малце дунеси, ама су сѐ срце дунеси! От ки дунесиш цал леб, Господ не са свал'уве да руче"* [ТГ,220]; **влезе на сăрцето му** (= кога некој многу ќе засака некого) ~ *така кату чу царјут от лалата, влезе на сăрцето му един мерак; една севда за ламината керка, и заедноч пусна човек, гу викна авциолиата* [V,PM,43]; ~ *ца́рјут, кату гу ви́де дја́тето, мло́гу му флéзи на сắрцето и нé са́каши да гу оста́ви да си вăрни* [V,PM,142]; **пắлно мé-ј сắрцто** (многу сум радосен) ~ *ка́-ќ ми-до́от де́цта, пắлно мé-ј сắрцто* [ПК,2(Гăр),191]; **ча́к нă-сắрцто ми-дупрé** (= ме возбуди, ме трогна) ~ *и трắгнах нă-гурбе́т, за-да-у́чум све́тут. Удé х уф-еди́н гуле́м гра́д – ца́рски. Сид-не́х уф-ади́н анци́ја сирума́х. Убугатé чуве́кут а́рно, е́с лу́да гла́ва, се-зắсăка́х сус-ца́рската мо́ма. Мо́мта вике: "Их, а́ма ху́бава при́кă-ска-а-а...! Ча́к нă-сắрцто ми-дупрé!"* [ВК,284]; **нé зи́ми сѐ нă–сắрце** (= немој да се нервираш за небитни работи) [ПК,2(Гăр),186]; ~ **срцето му пеје,** (па за тоа и он пеје) – народот кажува кога некој е многу весел и пее, но додаваат: кога ќе се жени *"гу навѓануват брига и касавет, па и оро забрауве и песни забрауве"* [ТГ,322] – зборот **брига** (грижа) не ни е познат од други материјали, возможно дека е тоа интервенција на Тановиќ (?); **немат ут срце чедо** (= немаат пород, немаат родени деца) – семејство во кое жената е нероткиња, откога ќе ги притисне возраста посинуваат дете, ако е машко се вика *пусинук,* а ако е женско *пуќерка* [ТГ,277]; **от сăрце ма́лку му се роди́ло** (= добил пород) ~ *дојдé врја́ме, му земá от харно мéсто диво́јка и гу ужени́. И на дéвет мјасици Го́спод му и да́л от сắрце ма́лку му се роди́ло* [V,PM,108]; **нé и́ éј ут-сăрцто ски́нно** (= детето не е нејзино, не го родила) ~ *ќо-тéпе ја́, нé и́ éј ут-сắрцто ски́нно* [ПК,2(Гăр),180]; **срце јадејне** 'вид болест кај коњите' – кога коњот или магарето ќе почне *да се вргал'е* (да се валка по

земја), народот тогаш зборува дека *срце гу јаде,* го лекуваат со тоа што во грлото ќе му сипат ракија измешана со црн пипер; коњите уште боледуваат од: *текнефеслук, мрдарлук, заз̆абица* и др. [ТГ,384]; **да видум што срце имаш** (= да видам колку си храбар) ~ *и што веле Арапине, ем гуворе, џанум: [“Дали знајиш ил не знајиш, Попово Јуванче, [оти сум ти јас заптисал се бели друмуве, [и не давум преко н'ихка пиле да пралете?” [што му веле, Ванѓелино, Попово Јуванче: [“Јас пак дујдех да заминум, црна Арапино, [и да видум, леле џанум, што срце ти имаш?”* [ТГ,41]; **биз срце зимувајње** (= брачна врска што не се заснова на љубов туку на нешто друго, пр. на богатство и сл.) [ТГ,192]; **на с̆арцито чист** (= добронамерен, без злоба) ~ *зевајте јаремут наврас вас, и ки си научити уд мене шо сам кротук и на с̆арцито чист, да ки си најдити леснотиа уф ваши души* [MV,K,310]; **уд сè срце издијнувум** (= со голема тага воздивнувам) ~ *дејна мисл'ум, ноќа сонум; [на вичери ми тикнуве, [дур залуг ми залигнуве, [фил'џан сл̆ази суронувум, [сијна риза јутупувам, [уд сè срце издијнувум* [ТГ,368]; **ти кажувам с̆арцето** (= ти кажувам важна тајна) ~ *Зил'аф–е, з̆ато. Јас читирдесет им̆ам с̆ате су-ин̆а-сламка и-л̆аӂам, н̆а-никуј с̆арцито не-си-гу каӂвам, во н̆а-ин̆а-пустрана жена ќи-му-каже с̆арцито и с̆акал д-умре* [ДК(Бош),138]; ~ *на царјувата керка та ја вели: “нивјасто, царјува керко, тинака си моја л'уба! Туку да знаеш, сам зак̆алнат, аку умра и пак да ужувеам има кабил да кажа; л'у на тебика ти кажувам, с̆арцето мој тинака да знаеш”* [V,PM,98] – редакторот на Зборникот (на Верковиќ) во фуснота објаснува дека неправилно е употребена крат. зам. форма за прав предмет **ја** наместо дативната 'ѝ': **на царјувата керка та ја вели** - тоа е само еден од многуте слични примери. Сп. уште: **срце фашќајње (срце јадејње)** – болест, болно срце; се лекува со: ракија во која има ставено истолчени зрна од пипер и трева: *чубрика уд срце* [ТГ,240].

**стр̆аф** m 'мамец' ~ *му-турих стр̆аф д̆а-видум дал' ќи-с̆а-фате* [ПК,-2(107)].

**студ'е́н*** adj 1. opp. на 'топол' ~ *гу клавами платнуту н'етр'ą стуји дв̆ајсич'етир сатą, гу зваж'дами с'етн'ą, утивами на студ'ената вода* [MS,t,8]; ~ *кату излезе млогу царски аскер, ги најдоха харамии аф една гора, аф едни студни води: овни пичаха да јадат таму. Сички ги отепаха* [V,PM,66]; ~ *јузела је Трена ду две стомни, [да ки јоде Трена на Бел-Дунав, [да налије Трена студна вода, [да наваде Трена цвеќе рано* [ТГ,172]; ~ *да ки јоде, мало дете, [да ки јоде на та чешма; [да налије, мало дете, [да налије студна вода, [не му даве мрена риба, [да налије студна вода* [ТГ,49]; ~ *“Ајде да одме плачо – клачо, пу ладни сенки, пу студени води; нија да се врниме, ти да не са врниш, там да устаниш, сенка да са чиниш, уд сл̆анце да бегиш, пу вода да истечиш!”* [ТГ,125] – мајката ги упатува овие зборови кон селскиот говедар со верба дека малото дете ќе се ослободи од болеста и од плачењето; пр. во именски предикат: ~ *навонка нема жива душа, ного-ј студено (времето)* [ПК,2(Г̆ар),79]; 2. изр.: **студе́н до-цили́вам** (= клетва: да умре, да биде мртовец – мртовците

и иконите 'се *целиват*', сѐ **друго** 'се *бацуве*') [ПК,2(Гăр),195]; **тă-чéкум кут студéна вóда** (потребен си ми, со нетрпение те очекувам) [ПК,2-(Гăр),200].

**студенина** f 'ниска температура, студ, студенило' ~ *Като чул тија дрва как свират от ветрот, си рекăл оти сфире офчарот сос сфирол и утишел на кулибата и видел – никој нема, та зел да вика: "Еее, офчаре брее! Шилегаре! Кăде си?" Викал, викал и от студенина умрел на пăќот* (погрешно пишува: 'пăкот') [ШД,5(437)].

**студено** n 'студенило' ~ *ка си дуна* **сечко** *адин ветар и дош, ка си зафати една* **лапавица**, *хеј море, хеј, чувек ут студено уф мишији дупки да са напике. Бабата сусе кози и јарци бише таман на среди на пăтут* [ТГ,13].

**Студенчеца** top., dem. од *студенец* 'извор, кладенец'; сп. стсл. **стоудєньць**, регистрирано во Клепушна, Зилјаховско; од истиот корен во Трлис, Драмско е запишан хидронимот: **Студенек [ЛИ,Ми...,200]**.

**студини́ло*** n – в. **студенина** ~ *и вóа, лăжáчут му-дáве двé јáјца и гу-нąкą рáл да-и-квáче. Нáпкунта тóа ко му-и-дąдéл тúе јáјцąта му-рéкăл: "Ќ-óиш нą-тúе кáмăјнто, ќ-и-квáч". Мистéќи-се ут-студинúлто (имáло сúлăн вéтăр), нúкуј кáмăн сă-истăркáл'ăве* [ВГ(Ѓ),274]; ~ *шó сте а-утчикнáле тáа врáта, нé глéјте кąквó студинúло úде удвóнка* [ПК,2(АЌ),123]. ~ *фăндýјсто* (специјални чаши, се ствaат на телото против настинка) *сă-фáштат зă-мăрша, тăкá о-вáдат студинúлто* [ПК,2(Грам),76].

**стуи́** impf 1. 'се наоѓа во мирување, исправен на нозе' ~ *да сă пукáциш' на џ'амúјата, тóј за стуú удóл, да сă фăрлúш' ти на врăх н'éгу* [MS,t,57]; ~ *му вилú: éкáта трú дни за стуúш' гóл, кóгу за прумúна н'éма да вр'ăвиш' хúч'ú* [MS,t,78]; ~ *арасланут стују́, гу врăзува ч'уфч'úјата; как гу врăза хýбаја, з'é брáдвата, му удрú у нуs'ăта* [MS,t,77]; ~ *Отúде, гу викнá, и Кулýф станá, отиде на кадúата, му са поклонú и стоú прав прет нéгу. Тогáс кадúата му велú сос л'ýтос за да гу оплáши, да га остáви женáта* [V,PM,12]; 2. 'престојува, останува' (некаде) ~ *стујáхми пу идúн м'ăјą нц двá у Кавáла* [MS,t,2]; ~ *и тáм за стујáт дур да усăхнат ... с'éтн'ą сабáлин кугá úма рóса, ум'éкнуват ... ги прáвими сандáлą* [MS,t,5]; ~ *гу клáвами плáтнуту н'éтр'ą стују́ двáјсич'éтир сáтą* [MS,t,8]; ~ *и с'éтн'ą си напулн'увáми у ш'иш'ántата, у бóциту и такá стују́ дур да битúса* [MS,t,4]; ~ *вúнуту, гу напулнувáми пу бăнч'фит'ą и пу варéлиту и такá стују́ за ш'úч'куту вр'ăм'ą* [MS,t,4]; ~ *кугá ја гл'éда óш'ти врăзана му стују́; гу з'éва нузú ч'уврé, гу клáва на дăнуту на синдýќу* [MS,t,35]; ~ *му ричé на нéгу: Арно и, измиќáр мој дóбар и верувáн; за мáло нúшто стуá верувáн, за нóгу ки ти унамéстам* [MV,K,271]; 3. 'изгледа' ~ *гу вúда на цáр'у мáјка-му, ш'ту сă ч'ýди, утúва му вилú на цáр'у: éш'úч'ки јадáт, пúјат, прóтумáстурý уч'ýдин стују́"* [MS,t,19]; 4. 'има нешто некаде, се наоѓа' ~ *и фáф сарáе úмашја адúн ехăр, дéту седéшја кóне му на змиата. И кóне фсé си бјéше убрýжен кату кугá навăрвја, и на кóне му от гóре стоéше аднá мăгла* [V,PM,259]; ~ *пą пăт'ą змúјчąту кáзăлу нą-мăжé:*

*"ăку-ти-ка́же ма́јкạ-ми шту-ѝскạш дạ-ти-да́м, ти́ хи-по́вскạј прặстјăн'ạ де́ту стуи́ пуд-не́хинạ изи́к. Тугá штạ-мо́жăш дạ-рăзби́раш изи́кạ нạ-жуо́тните"* [ВД(ГБ)330]; 5. 'чека' ~ *тугај лисицата рекла на змиата: "Свали се долу и ќи ви кажум кој има право". Змиата се излăжала, та се сфалила. Лисицата рекла на офчарут: "Удри бе, шчо стоиш?" И офчарут удрил, та га утепал* [ШК,5(430)]; ~ *тóга вéли на из-миќáрите: Сфáдбата азăр стóи. Удéјтисте вúки вóнка пу дрýмиш-ти, и кóлку ки нáјдете, канéјте на сфáдбата* [MV,K,270]; ~ *му речел: "Шчо правиш тува, бе старчо?" Јане му речел: "Правам гроб* (сандак мртовечки) *от дрво; ми умре едно дете, сакам да го закопам". Дефот му речел на Јане: "Ним се мăчи; јас ќе го напрам поскоро". Дефот направил гробот и му речел Јане: "Стој да го измерам дал' е тамăм"* [ШС,5(411)]; ~ *като се прочул тоа јунак, царо го сакал да оде, да му фаќе живи мечки. Тој рекăл: "Не можам сега, стој, ф-питок!" Дошло питок, царот му рекăл: "Ајде...". Тој му рекăл: "Стој до другиа питок"* [ШД,5(411)]; 6. изр.: **душа нека стоје, (Бог) ки да здраве, ако не вадан, а оно утре** (= надежта никогаш не треба да се губи) [ТГ,-247]; **една душичка оште стоје** (= се кажува кога некој е многу слаб и болен) [ТГ,248]; **дудéк му дýша стујáла** (= до задните моменти, пред умирачка) ~ *дудéк дă-прăми́-нăт грáницта, [пăрва пýшка пук-нáла, [Гóце гу уф-гăрди рăнúла, [в лéвăта стрáна уф-сăрцето. [Дудéк му дýша стујáла, [на-другáре вéле, гувóре...* [ПК,2(Крец),297]; **си стои на умут** (= присебно се однесува) ~ *úлим вúи да си стóити на ýмут, да нé си чýдити кáк да си удгу-вóрити. Оти јáс ки ви дáдам ýста и софúа, шо нé ки мóжат да ви угувóрат, нúто да ви субóрат су лáф* [MV,K,317]; ~ **ич нé си-стóо на-лáфо** (= не го почитува тоа што е договорено) [ПК,2(Гăр)157].

**Стујáкăво** top. 'име на село' ~ *уф Стујáкăво прăкáжăвăт куту уф нáс* (*Мачуково* – село на самата граница, но сега во Грција). *Уф Бугдáнци – пó-инăк* [ИГ,120].

**стујални руби** pl. 'алишта што се чуваат, односно се употребуваат само за важни, големи празници каков што е Велигден' – терминот **стујални руби** го запишавме во религиозниот обичај како се дочекува "воскреснувањето" на Христос: *на Вилигдин рано са оде уф цркви.* Луѓето ќе се облечат во нови или *стујални руби,* и сите брзаат што побргу да стигнат в црква и да слушнат *как ки речат "Ристос Васкрес!"* Жените ги носат в црква сите деца, па дури и малите бебиња – *максăме.* Секој сосед мисли дека му е должност да го пробуди соседот, доколку се успал, односно не го слушнал ѕвонот на камбаната. При тргнувањето секој ќе си понесе по една свеќа (купена порано) и црвено јајце. Во минатото младичите кога поаѓале за в црква, земале со себе и пиштол, па кога свештеникот ќе прогласи "*Ристос Васкрес!*" ќе испалат по еден куршум. За велигденските црвени јајца во Гевгелиско се раскажува оваа приказна: кога *Ристос, Синот божји* умрел, христијаните зборувале дека *Исус* ќе воскресне, додека Евреите се потсмевале зборувајќи дека тоа ќе се случи само ако кокошките почнат да носат црвени јајца. Тогаш сите христијани клекнале и долго се молиле на Бога да им помогне,

не за нив, т.е. не поради тоа што Евреите ќе ги прогласат за лажговци и ќе ги казнат, туку за самата вера, што им ја даде тој, бидејќи ете Евреите бараат видлив знак – црвени јајца. *Пилатот* испратил слуги... И не поминало многу време, а слугите се појавиле на вратата со црвени јајца. В о спомен на тоа христијаните, за да ги уверат *душмајните* (непријателите) дека *Ристос* воскреснал *вапцуват* (бојадисуваат) јајца. И поради тоа кога *се капат* (еден со друг ги удираат, т.е. ги кршат јајцата) велат: "*Ристос Васкрес!*" и "*Ваистина Васкрес*" [ТГ,59]. Има и: **стујални јургане** – тие се чуваат за гости и никој од домашните не смее да ги користи [ТГ,286].

**стујáлу** n 'дел од направата за предење (волна, памук)' [MS,s,108].

**Стујан** – м. лич. име запишано во Гевгелиско ~ *тија не са, Стујан, млади ти другаре, [туку ми са, Стујан, врли самувили, [тебе ми те мамат, тебе ми те чекат; [да т-искарат, Стујан, на бели друмуве* [ТГ,178].

**стýле (сă)** pf 'застане на скришно место, се сокрие' ~ *"Ај влéзи, му-вéле, тýка! Сéа нéма нúкуј". Оше нимáло, рáно-рáно бúло. – "Влéзи у-џăркфăта, му-вéле, сéа ќи-дóјдăт". Влéгăл у-џăркфăта. Грéдăт. Тóа кă-сă-стýле, пóпут нéгу вúшăл* [ДК(Лип),118].

**стулúсану** adj 'подредено, украсено' ~ *вúд'ạ инó м'áсту млóгу хýбаву стулúсану óкул, óкул с'é сăс стр'éбру и мáламу заград'éну* [MS,t,60].

**стумбóхартó** (и: **ступóхартó**) n 'тенка хартија, таа што впива течност, пр. мастило' [MS,s,108].

**стумнáрник*** m 'место каде што се чуваат садови' ~ *áј-га дéка-ј пýкнина стóмăнта, ут-тук пудлúзе, зăтó-ј тáа вóда пут-стумнáрнико* [ПК,2(АЌ),91]; ~ *нé-ј áрно испéчина* (стомната), *ѓóл' нạпрăвúла пут-стумнáрнико...*; в. **стọмник** [ДС(Ч),52].

**ступáнкин*** adj (fig.) 'проклет' ~ *óн пă утúде, зимá áјн лéп, дујдé. Пишúн пумнá аднó ступáнкино тăркáло, тăмáм кá дујдé, áс ќи-чúнум тăкá лéбо до-зăкáчум нă-кóлта; то тăркáлто, а врăс тóо тýка, а врăс тóо прăс тýка пуминá и мă-изгурé* [ПК,2(Грам),240].

**ступáнска** adj (m, f) 'кога нешто не е државно туку му припаѓа на поединец, сопственик (стопан)' ~ *áку бúши ступáнска клáјạнц, тугáс вóда úш'тиш' да тич'é ч'úста* [MS,t,40] – во текстот атрибутот за ж. род стои како определба на именка од м. род: **ступáнска клáјạнц** (место: 'стопански').

**ступлú (сă)** pf 'кога нешто било изложено на температура' ~ *фáт'ạха да сă см'ăјат валúту и пáш'áта "хúч' бакăру на т'ạп'ăту, сф'ạш'тá на курин'ó, ни мóж' да сă ступлú билé, óхи да сă сфарú"* [MS,t,55]; ~ *и р'éч'и: "клáт' казáн'ут, да ступлúш' óда да стóра бáн'а!"* [MS,t,68].

**ступл'óва** impf 1. 'загрева нешто, пр. јадење, ставајќи го на оган'; 2. – **(сă)** 'времето станува топло, се покачува температурата' [MS,s,109].

**стурýве (сă)** impf 'се преобразува' – в. **стори** ~ *дéтто адно врáпче стăнýве, литнýве, óде нă-џáро нă-пулúцта зăстáнуве, сă-стурýве адна кúтка, áма кúтка дă-нé а-фáтиш уф-рăкта* [ПЌ,2(Ним),270].

**стýт'** f 'кога температурата е многу ниска се вика дека "фатило студ"' ~ *Инá стýт' имáлу н'éс в'éч'éрóви* –

*кла́т' си на умо́ – и то́с сӑ разго́ли* [MS,t,54]; ~ *ут сту́та́ замрӑ́знаха ки́ткит'ạ* [MS,s,109]; ~ *и бе́ше мло́гу студе́ну, што́ту са ка́мене пу́кашја от сту́т. И ста́рата сичка́ нӑш си трие́ше заби́те, и така́ казува́шја и ру́кашја да е слу́шет: "(Тахта́), си́ну, та́хта, ама́ у́тре мла́да невјаста!"* [V,PM,264]; ~ *то́-ј ут-сту́т, а́к измӑ́рзне мạле́чкуто о́ш ка́ ци́це, ка́-ј три–шти́ри ду-ше́с ме́хци. Уд-н'а́а но́го уми́рат биби́нта* [ПК,2(Гӑр),26]; ~ *дује́ здӑ́рвин ут-сту́т, нӑ-мо́же прӑ́стто дӑ-сиј-сви́и* [ПК,2(Гӑр),46].

**стути́на** num ~ *з'е́ пуна́ стути́на ко́зи и ерке́ч'а и и́ш'тиш'и да му ги зака́рат на с'е́лутo̍му* [MS,t,17]; ~ *ку́· зна́·, кӑква́ кури́а е пуштини́а. Но́го нӑро́д флизе́ в Гӑ́рција. Гуле́мо се́ло, шо дӑ ти ка́жум, у́кулọ стути́на ку́ќи* [ИГ,122].

**стӑја́ло** n 'место за одмарање, легло'; fig. 'роден крај, постојано место за живеење' ~ *се́куј са́ке дӑ се́-ј нӑ-стӑвја́лто* [ПК,2(Крец),107].

**стӑке** impf 'го засилува оганот' – в. **стӑ́кни** — сп. исечок од семејниот живот: основната работа на бабата, во работен ден, е да ги чува децата и *да стаке огин'* (да внимава да не угасне) [ТГ,271]; ~ *гу-вӑрза́ле, мӑ́ш и же́на, сја· и дву́јцӑта гу-вӑрза́ле, и тури́ле пра́во кӑза́но, во́да дӑ-сӑ-то́пле. Ќо·- (< ќе го) сва́рӑт, ќо·-изе́дат. Е то́ӑ уддел дӑ-зӑму́ве пипе́р, шо тре́бӑ за дӑ-згo̍твӑт. Вӑрзӑн-еј, же́на-му стӑке о́јгино* [ПК,159]; ~ *ба́бӑта сја́· стӑке о́гино, арни́·та го́ре, гӑ-стӑке не́-с-ступл'у́ве во́·та, с-исту́руве. Ка́ сӑ-исту́руве во́·та и та́ ре́кла: "Не́ би́ве та́ рӑбо́та"* [ПК,2(Пл),259].

**стӑ́кни*** pf 'направи да гори силно оганот' ~ *и ка́рат, ка́рат, з'е́ха мло́гу пӑ́нт' , ала́ замрӑ́знаха на пӑнто́ и сл'а́зуха на ина́ го́ра уд-го́р'ạ за да стӑ́кнат во́гни* [MS,-t,23]; ~ *ај ста́ни, ста́ни го́р ли мо́ме, о́гинọ дạ стӑ́кнш, [о́гино дạ стӑ́кнш мо́ри, бо́рнạ ли дạ зạпо́лạш, [бо́рнạ дạ зạпа́лиш-ли мо́м, мо́ри ли дạ пọгле́дạш* [ЛС(К),132]; ~ *за стӑ́кна о́гн'ут* [MS,s,107]; ~ *са́ке дӑ-сӑ-стӑ́кне о́гино, дӑ-сӑ-чи́не жа́р, дӑ-ј испе́чме ти́а куба́ците* (клас од пченка) [ПК,2(Гӑр),107]; – гл. **стӑкне** го сретнавме во следниот опис на жештините што ја опфаќаат јужна Македонија околу празникот Св. Илија: кога лете ќе фатат големите жештини народот кажува дека Св. Петар ја заклал својата крава и ја ставил да се вари, а кога околу пладне ќе почне воздухот да трепери, се зборува дека тоа е *думан* (пареа) од неговиот казан. Тогаш обично велат: "*А Свити Петар ка е стакнал* (засилил) *огино, оди да, да таја крава не се сваре"* [ТГ,15].

**стӑ́кнува*** impf 'разгорува' – в. **стӑ́кни** ~ *стӑ́кнувам во́гни* [MS,s,107].

**стӑ́лбо** n 1. 'дебела гранка'; 2. 'дрво отстрана на скалите за придржување' [ПК,2(АЌ),107]

**стӑ́мпạлкạ*** f 1. 'трага од стапнување со нога, стапка' ~ *стӑ́мпạлкạтạ сӑ пукри́ ут снӑ́гу* [ПсС(З),67]; ~ *Ви́шле шо́ не́ ви́шле, фӑрл'ат че́шл'ӑта. Никну́вӑт ини-че́шл'а шо́ не́-сӑ стӑпну́ва та́му. Бига́ле, бига́ле, е, умрӑкна́леее. Зӑго́рва де́тто зӑ-во́да. Во́да – ка́пка ни́где. Иднӑ-стӑпа́л'ка уд-е́лен. Та́му сӑ-бра́ла тро́ во́да* [ДК(Лип),115]; 2. 'дел од разбојот (обично во множина: **стрӑпал'ки**), на нив се згазнува (**сӑ стрӑпке**) кога се ткае' ~ *скрипчи́јна на ко́шничките, шо сӑ зӑка́чӑвӑт на ни́шӑлките. Нạ ни́шӑлките ќи вӑр-зиш пудно́шки, стрӑпа́л'ки* [ИГ,121];

3. изр.: **стăпáл'ките ќ'и–ми–ј бăркиш** (= некој што е навреден и си заминува, со овој израз му се обраќа, т.е. му се заканува, на оној што го навредил дека кога ќе го нема "ќе му ги бара стапките (трагите)" [ПК(Мор)].

**стăмпąлу** n 'делот од ногата со кој се стапнува' ~ *стăмпąлуту мă булú* [ПсС(З),67]; ~ *нă-стăпáлто шо ме-ј испąднáла адна нăтăртýшка* (рана, повреда), *нă-мóжум дă-нăстăпум* [ПК,2(Гăр),81].

**стăнглу** n 1. 'прозрачна материја, лесно скршлива, се добива со обработка на кварцов песок – стакло' ~ *катý стăнглу чúсту;* ~ *стăнклуту сą здрубú* (се скрши); ~ *и виндýзи стáвąхм. Они сą-чáши ọт-стáклọ, стáклни чáши. Стọпл'ýвąт-сą сąс пąмýќ пọтóпн сąс спирúтис. Тáкą стóплнит чáши стáвąт-сą нą-гăрдит и нą-гăрбọ* [ДС(Ч),164]; ~ *ут плéк, пó-рáно шó-с сă-служúли мéсто лáмба, нéма стáкло* (објаснување за називот **кăндило**), *сус стáкло уд-гóре áко-ј финéр сă-вúке* [ПД,121]; 2. изр.: **стăнглу вр'áм'ą** (= чисто време, без магла и облаци) [MS,s,107].

**стăнува*** impf 'настинува, измрзнува'; сп. **истúнува** [MS,s,107].

**стăпка** f 'дел од ногата со кој згазнуваме – стопало' ~ *нáј-ọтдóл нọгáтą úмą стăпкą, нą-нée сą стąпнýвą* [ДС(Ч),142].

**стăпни*** pf 1.'згазне (некаде) со нога' ~ *а з'éва мáјка-и ут ранкáта, з'éва идúн пăнт', ч'ув'ăк ш'ту ни стăпна, утúват, утúват* [MS,t,52] – **пăнт' ч'ув'ăк ш'ту ни стăпнá** (= непристапно место, таму каде што човек не згазнал) [MS,s,107]; ~ *иднá лáм'а стăпна на нóз дáл, ш'у сид'ăш'и хúтра Пéтри* [MS,t,75]; ~ *и ричé на нúх: А видéх на Сатанá кату здрáк шо паднá ут нéбито. Ету ви дадéх на вáс пувéљата да стăпнити уф-узгóри уф змúити* [MV,K,292]; ~ *да ти ш'ту стăпна дóл на двóру дúрата за устáни да пу дúрата за т'ą фáт'ат* [MS,t,22]; ~ *éкáк да ни плáч'а: мáјкати ти клáди ут н'éтр'ą вратáта идúн брúч' за да стăпниш', да сă ус'ąч'éш'!ú* [MS,t,31]; 2. 'дојде' ~ *во ногу ачик ки сă видă аку сę стокмă живечкăтă ув Постул ут 20 гудини на наприд и ут 20 г. нă вакă, ут коа је сиднат нă Постул чиркезут Хаџи-Мустăфă. Во Турчин ут ка стăпна тукă селту фăти дă одă нă турену* (да назадува) [ME(P),90]; 3. 'влезе' ~ *тјанака са почуди и му рече сос един слаток глас; "дај Бог добро, луду јуначе!' И гу пита: "как си дошел тинака тука? Јазе кату са ужених сос куумџиата,* некој *не можа да стăпни аф нашта кăшта"* [V,PM,12] – заменките 'некој' и 'никој', веќе рековме, се мешаат; во случајот би требало: '**никој не можа**'; 4. изр.: **не стăпна клетвата** (= го додржа дадениот збор) ~ *казува на вујку му, ча на мрафки добро и чинил, – "и на чели добро чиних и ме чиниха, на картал добро чиних и он ми донеси жива вода и ужувјах. И така не стапнах клетвата, што си закăлнах"* [V,PM,98]; **не уставăт дă стăпнă ралу** (= не оставаат човек да работи на нивите) ~ *силјајнту можăт дă си сејăт уров зă дубиџте, да клаат дубици и лиут колку сакăт. Сега истум ка ки дојдă времиту зă урајнă зă уров, арнăујтту шо а имăт кăшлăтă* (пасиште), *не уставăт дă стăпнă ралу нă нивăтă* [ME(P),88]; **му-стăпнá нó·кта на зингúа** (= се

крена на високо: се збогати или се здоби со власт) [ПК,2(Гăр),47]; **стăпни му на-шиита, ним друго** (= заслужува да биде казнет, сериозно) [ПК,2(Ним)139]; ~ *нă-тăкóв стăпни му-нă-шиита, та ич нé-му-сă-мисли, ним сă–мăчи ус-нéго* [ПК,2(Гăр),196]; **гу стăпнаха** (= го покрадоа) [MS,s107]; **дека стăпни, дека не** (= кога некој се движи со многу брзи чекори) ~ *нă-зăкăрá ут-тáм, нă-Чáмăфта вудиница уф-Мурáрци нă-нусú. Спăднáа двýјца мурирчéне. Нă-зúмăт ут-тáмă, áма дéкă стăпни, дéка нé: éј-гиди мáле, шéс сá·та* [ПД,173]; **стăпна (на) хазна** (= завладее нешто, украде) ~ *тогáс брáт му му вéли: "тúнака, тóлку пáри што úмаш, или нéкоја цáрска хáзна стăпна или најдé нé-која магазúа цáрска"* [V,PM,16] – меѓу многуте примери уште еден случај на несоодветен редослед: атрибутот во постпозиција: **магазúа цáрска**.

**стăпнува*** impf 'згазнува' – в. **стăпни** ~ *Катúнч'у му р'éч'и: éти си пó-гул'áм, јáс т'ą ни стăпнувам т'éб'ą!ú* [MS,t,39]; ~ *гу з'éва тóј кóн'у... и стăпнува на узингúјата, и-спрăснува кóн'у да б'áга* [MS,t,59]; ~ *и уттáму, пóнáка, фăрл'ăт чé-шл'ăта. Вúшле шó нé вúшле, фăр-л'ат чéшл'ăта. Никнýвăт ини-чéшл'а шó нé-сă стăпнýва тáму* [ДК(Лип),-115]; ~ *гу јáхнува на врăх, му стăпнува инáта нóга сăс нуs'ăт'ą* [MS,t,61]; и: **стăпнова** ~ *тогас старата самовила и рекла: " ба, виа толко марифети ако ја дадети на тас мома, и јазе пак за ја дам една благословиа: дека да стăпнова, сè стребро да си чини* [V,PM,219].

**стăпт'а*** pf 'ступоти, силно згазна' [MS,s,107].

**стăрви** impf 'стекнува навика за некоја погодност' ~ *ним ги-стăрви кучú-нта, зéр ќи-нă-мóјш уд-них рáат дă-вúјш;* сп. – *тóо шо сé-ј нăс-тăрвúл, пá ќи-дóјде, ќо·-фáтиш* [ПК,2(Мут),107].

**Стăрвица** top. 'врв на Круша Планина' ~ *мýѓи Крýша и мýѓи нáс úмше дрýги ритчúна, пă зăт тúа рит-чúна-ј Крýша-Бăлкáн. Онą сă-вúкше, гулéмјо-и вăрх Стăрвица. Аа, висóк вăрх. Нáјвисóк вăрх нă-Крýша, Стăрвица он сă-вúкше* [ВК-(Шт),288].

**стăрвулúј** pl. 'различни видови десерт' ~ *динéшните дéца сáмо стăрвулúј јáдат* [ПК,2(Гăр),107].

**стăрвулúни** pl. – в. **стăрвулиј** ~ *јáди лéп, мáнца, ус-стăрвулúни нé сă-пу-рáснуве* [ПК,2(107)].

**Стăрга** top. 'тесен планински премин што кривули', изведено од апелативот **стăрга** (страга) 'тесно место низ кое поминуваат овците кога ги молзат' [ЛИ,Ми...,200].

**стăргáчки** pl. 'паринки од риба'; сп. гл. **стăрге** (= струже) [ПК,2(8)]; ~ *шо сă-пукрúни рúјпте уд-гóре ус* **пáрички, пáрички**. *Нéкуј сéла* (мисли: жители на некој села) *па им-вúкат стăргáчки* [ПК,2(83)]; во Дојран со исто значење запишавме: **стăргýнки** и **стăргáчки** ~ [ПД,128].

**стăргýнки** pl. в. **стăргáчки** ~ *плăтú-цата* (вид риба) *úма гулéми стăр-гýнки* [ПД,128].

**стăргутúни** pl. ~ *тúа сă-сúтни, шо пáѓат кá-ј бúчме дăските* [ПК,2(Грам),107].

**стăржи** impf 'мазни штици со струг' [ДС(Ч),51], исто така *сą стăржąт* предмети што се во допир и се движат...

**стăринтá** m 'стариот' ~ *шó сé-ј рą зл'утúл тóо стăринтá, пá гăрме* [ПК,2(107)].

**стăрк** m 'гранче од цвеќе (домашно или полско)' ~ *мóма мéте рáмни двóри ус-двá стăрка бéл бусúл'ук;* ~ *скúни нéкуј стăрк ут-тóо јăлдăзо* (вид цвеќе), *д-óм ду-грóбиштта;* ~ *мéтăлта устăнáла áјн стăрк, нé сă-мéте гáаре ус-н'áа* [ПК,2(Гăр),107].

**стăркáл'а*** pf 'турне нешто по удолница да се тркала' ~ *а-фáјќе Нýла – уд-зéмин, ă-стăркăл'áла у-тá· кáлта. И тăкá вúке сă-влизéле унăтре, а нé и-пукăнúле ни узгóра, вúке нúкăк. И тăкá сă-искрипúле, сă-исчинúле и ки сă-прăвúла нивéстта азăр* [ВМ(Цăр),320].

**стăркọлец** m. zool., Vespa crabro 'вид инсект, поголемо од оса'; и: **стăркóл'** ~ *нạ-кóн'ọ úде, мóже и чув'áк да-ували, нóгу бóли ọт стăркóл' увáпạно* [ДС(Ч),51].

**стăрмин** m 'јажето од страната на самарот, врзано со едниот крај напред и со другиот назад од самарот, служи кога човек се качува, односно за придржување на товарот' [ПК,2(Грам),107]; кај Таневиќ: **стрмин** – *стрминут* го придржува товарот (пр. вреќата или кошот) [ТГ,419].

**Стăрништа** top. 'ниви', сп. апелатив: **стăрниште** 'ожниена, неизорана нива'; стсл. стрьништ**є**, стрьнь [ЈИ,Ми...,201]; ~ *кá-ќ сă-ижнúи жúтто, нú·фта сă-вúке стăрнúште, стóо сáмо кóрно уд-жúтто* [ПК,2(Ал),107].

**стăршин** m, zool., Vespa crabro ~ *úма аднá гулéма,* **магарéшка вóса,** *н'áа гă-вúкат и стăршин* [ПК,2(Ним),-31]; в. **стăркọлец**.

**Сýа Рéка** top. 'суводолица, река што пресушува' – Дојранско (Ник) ~ *гувéăта ги-бúрăме нă-éдно мéсто, нă-***Збирá·лто***, и ут тýка пóсле ги-нóсме нă-***Сýјте Чéшми, Икúмци, Сýа Рéка, Пујáцка Рéка** [ПД,156].

**суáр** m 'дебела, сува гранка' ~ *сáк-сă-збéрăт тúа суáрто уд-нú·фта, ај-го фатú стýт* [ПК,2(Мут),107].

**субаша** m 'полициски началник' (пред 1912 г.); fig. 'тој што наредува' – сп. исечок од семејните односи во минатото: кога некогашните големи семејства се распаѓаат, тој што се одделил вака размислува: "*Немум никакув субаша, па да ми праве тиртип и куманда. Как сакум така и работум. И ако сă-мăчум ама знам биле за кого пичал'ум*" [ТГ,286].

**субéр*** m 'место каде што се собираат луѓето, сред-село' ~ *пýшка пýкна, пúле Стáно, [дýри гóра јéкна – јунáк си пáдна. [Јунáк вéл'е, вéл'е и говóре: ["Искарáјт-ме на дрýм, на субéрут, [лéле за бајрáкут кóј-ну ми вăрзáјте, [на нóјзте пúсмо испишáјте, [на сăрцéто, пúле Стáно, [кúтки насијáјте* [ИГ,108].

**субéрạни** adj, pl. 'кога некои работи се ставени на едно место, на куп' ~ *блúзọ дéкạ што б'áш зạсáдн бубáкọ б'áхạ нáшит óфци, субéрạ ни нạ кýпа. Пријдéх им пóпулéнкạ уф-т'áмницáтạ и ги дọпирáх* [ДС-(Ч),166].

**субéрве*** impf – в. **собере** 2. ~ *е, тá, му дóшло жáл', сă-урвúла. Му-гу-прибăрнýва сúтто. Сéе бáбăта и ă-зграбнáја чýпăта ăскéрте и му-ă-зăнисóа нă-цáрут. Елинут тúди, врáтта ќ-ă-судрóбе. Сă-субéрвăт ăскéрте, г-утéпăт. Гу-зăклáле, гу-извăрúле* [ДК(Лип),116].

**субéт'** m 'разговор' [MS,s,109].

**субирáн** adj 'одбран' ~ *т'é сă субирáна кустáн'ạ* [MS,s,109].

**субúра*** impf 1. 'кога нешто се става во сад – во конкретниот случај во грне (**гарнок**)' ~ *и гу звáж'дами ут вóгн'у, гу устáв'ами мрăва да*

*усти́ни и с'е́тн'ạ гу суби́рами у гарно́к* [MS,t,4]; 2. 'става на куп' ~ *усӑ̆хнува ут слӑ̆нциту пре́луту и си гу суби́рами ина́ ку́па* [MS,t,6]; 3. 'завиткува' (платно во **трумба**) ~ *и гу ус'ӑ̆кувам с'е́тн'ạ и гу суби́рам ина́ трумба́* [MS,t,7]; 4. 'полни' ~ *да така́ за по́јми да ја с'ӑ̆јми ашлама́та на ни́вата. Суби́рами иди́н ко́ш', два́, спрути́ л'уд'е́ту, спрути́ арга́титу ш'ту за и́маш* [MS,t,4]; ~ *и туга́с фа́ш'тами да гу бир'е́ми пу дв'ӑ̆, пу три листа́; суби́рами пу иди́н тува́р* [MS,t,5] – под 'товар' се подразбира 'два коша', колку што носи коњ или магаре; 5. 'прибира' ~ *усӑ̆хнува ху́бав'ạ, гу суби́рат, гу дипло́суват, гу зе́ват дума́* (платното) [MS,t,8]; 6. 'земам со себе' ~ *ги з'е́вам пати́трит'ạ, ги з'е́вам хумо́титу, ја з'е́вам кр'ӑ̆ пката, гу з'е́вам и крусно́ту, суби́рам и масу́р'ạ* [MS,t,7]; 7. 'потерува' ~ *"Еј – ре́кӑл аде́н ут- ни́ – а́ј да сӑвӑ̆рниме дạ-ви́јме да́ли о́ште сто́е та́мо". Сӑ-вӑрна́ле сӑ́та аске́ри. В о́ сӑ-свạл'у́ва ут-бу́кта и-суби́ра мӑ̆ските и му-и-занцу́ва на-ца́рут* [ВК(Ран),323]; 8. – **(сӑ)** 'кога повеќе луѓе (или нешто друго) ќе се стават на едно место' ~ *а-пӑ ве́чӑрта сӑ-субира́ли та́мка ѓа́вул'то и ги-испитува́л ни́јно: кумӑнда́нт, ко́ј шо нӑпрӑви́л. Пӑ̆рвио ричѐл: "Ја́с, е́дин мо́с пра́вӑт, де́нта гу-пра́вӑт, ве́чӑр гу-рӑсту́рувум"* [ПД,166]; ~ *сӑ суби́рат ш'и́ч'киту ут двана́јситу аратли́ци, сӑ пурӑ̆нч'аха ... да по́јат за дрӑва́* [MS,t,48]; ~ *сӑ сӑбира́ли дја́вуле́ту* [MS,s,99].

**субиру́ва (сӑ)*** impf – в. **субира** ~ *му-ве́ле: "Та́му, нӑ фил'а́н ме́сто, и́ма иднӑ-че́шма, и́ма иднӑ-во́да. Д-ӑ-испу́штиш, се́лту-му не́ма во́да". И во́а слу́ша шо́ му ве́ле чо́икут. Оде ӑ-пу́шта че́шмӑта. Сӑ-субиру́вӑт сил'а́јнте, му-пла́штӑт* [ДК(Ран),126]; и: **субрува** ~ *кӑ-кини́сӑл, та́а пу-пӑ̆тут пу-ина́, пу-ина́ ри́ба си-и-фӑ̆рл'а нӑ-пӑ̆тут; си-и-субру́ва, си-о́де до́ма и си-и-нӑриду́ва го́ре нӑ-та́вӑнут* [ДК-(Дур),143].

**субл'ạч'е́ (сӑ)*** pf 'ги симна алиштата' [MS,s,109]; ~ *малој моме дост јубава, [пре ког легниш, пре ког станиш? – пре мама легнем, пре тате станем. [Малој моме дост јубава, [кој те јублече, кој сублече? [– мама ме јублече, тате сублече* [ТГ,370]; ~ *кạ ќи флѐзе до́ма, уф не́гувọт дво́р и́ма о́дрина (асма), ќа́: субле́че кушу́л'та, ќа́: зӑка́че та́м нạ о́дринта, нӑ дире́кут* [ИГ,114].

**субле́чӑве (са)** (и: **сублечуве**) impf – в. **субл'ạч'е́ (сӑ)** ~ *си гу кла́ве ув це́бут и си рạбо́те пак. На́пкум, кạ сӑ субле́чӑве до́ма дạ гу пе́ре се́стрạ му, пра́ќи, се́стрạ му гу нạо́жѓе ка́мӑнчто* [ИГ,110]; ~ *пупӑди́ạтạ сӑ-убле́чӑве уф-бе́л нивисти́нски фуста́н. По́пут пучну́ве дӑ-пе́:. Пе́: и уф-не́а гле́а. Риче́л: "Чӑка́јте ма́лце дӑ-о́дӑм ду-до́ма, си-гу-зӑбрӑви́х тӑмја́нут". Дуде́кạ дӑ-излѐзе о́н, пупӑди́ата си-гу-субле́чӑве фуста́нут* [ВГ(Бог),275]; гл. **субле́чӑве** го запишавме и во следново празноверие: – народот верува дека спроти празникот *Ѓурѓовдин може да са праземе максулут* (млекото, маслото, сирењето) од туѓата стока. Во минатото тоа го правеле некои жени на овој начин: жената што сака да го *праземе* млекото *уф никује доба са сублечуве куту уд мајка рудена, вјануве на едно кросно* и ќе излезе на сред село, а потоа се упатува кон *уборут* на оној од чија стока сака да го

преземе *максулут.* Кога ќе влезе во туѓата штала *(уборут)* става по една рака пепел на колците за кои се врзани кравите, потоа ќе измолзе по малку млеко од секоја крава и на заминување ќе рече: "*На мене млеко и масло, на тебе г...*" [ТГ,66].

**субличувајне** n 'фаза од развитокот на свилената буба, кога таа ја менува кошулката' [ТГ,66].

**субо́ре** pf 1. 'турне' – в. **субо́руве** ~ *имáло ре́ка, уф-тáа ре́кта, пукрáјта нăкăлдéли-си тинцирúна, нăпрăвúли уцáци, си-турúли мáнца дă-вáрăт. А ергенчúна – шупчúна, кáмине тóлкуви тăкá, бу́н'о: ус-кáмино, субóрјо: тéнцăрто. Бу́н'о:, сăбóрјо:* [ПК,2(Гăр),321]; ~ *и станáле, да гу извадúле вóнка ут грáт, и гу носúле ду́ри на врăфут планúнцкјут, тáмо шо бúла нéгува грат темилисáна, да гу субóрат ут тáмо дóло* [MV,K,3254]; ~ *и ру́кна: "Побрáтимје, нá ти за захмéте и за мл'акуту, штóто ма хрáнешје!". И фăрли прóс* (sic) *окнóто аднá зашúена тóрба и штéше сабóри* (пишува: 'саори') *кăштата, катó фăрли тóрбáта* [V,PM,261] – иако на повеќе места во "Зборникот" на Верковиќ предлогот 'през' се јавува како **прос,** сепак редакторот редовно става (sic!) ; 2. 'победи' ~ *úлим вúи да си стóити на у́мут, да нé си чу́дити кáк да си удгувóрити. Оти јáс ки ви дáдам у́ста и софúа, шо нé ки мóжат да ви угувóрат, нúто да ви субóрат су лáф* [MV,K,-317]; 3. 'убие, уништи' ~ *тогас попов син му вели: "е, крив ѓавол, дур сега ти беши живот!" и гу одри една бозлугана, гу закопа со сé нетри на земјата. Кату чу пак царјут, млого са нал'ути и пуснал пак аскер, да гу соборјат* [V,PM,226] – во овие говори, освен познатата појава: редукција на неакцентираните вокали, среќаваме и примери со обратна редукција; во случајот 'о' < 'у': **гу одри (една бозлугана).**

**субо́руве** impf 'симнува нешто од некаде, со туркање или со удар' ~ *чу́ке, субо́руве уд-дăрвуто јабу́лки, кру́ши, слúви; висóко-ј, зéми áјн пăрт* [ПК,2(25)]; односниов глагол го запишавме и во описот на растението: **грăшúна** ~ *сă-пувú:ве пужúтто и гу-сăбóруве, дáве зăрна таквú и гу рăсúпуве жúтто* [ПД,-123]; ~ *војвóјте си-вăрвеха, [војвóдите вăрвеха, [кăлдăрмите трóпкаха, [кепéнци субóрваха, [нáјнапрéт си-вăрвише, [Апустóл' вујвóда* [ПК,2(Пл)256]; уште и во изразот: **сус един камин урех не са суборуве** (работите треба да се решаваат постепено) ~ при првото доаѓање на стројникот, родителите на девојката не го одбиваат веднаш туку ќе му речат: "*да си распитме, да видме* (погрешно пишува "ведме"), *па ела; сус една балтија* (се мисли на удар) *дрво не са сичуве... сус един камин урех не са суборуве*" [ТГ,150].

**субујве** impf 'ги симнува кондурите од нозете' ~ *Малој моме дост јубава, [кој те јублече, кој сублече? [– мама ме јублече, тате сублече. [Малој моме, дост јубава, [кој ти јубујве кундур папуци? [– мама ми јубујуве, тате субујве* [ТГ,370].

**суварија*** m 'војник, жандар коњаник' ~ *хúч' ми м'ạ пúташ' , тáти, óстави м'ạ, на м'éн'ạ идúн кóн' да ми дукáраш' и идúн кáт му́ш'ка ру́ба и двá суварúји* [MS,t,30]; ~ *отиде траговецот на пашата. Пуснал пашата суварие, го земаха н'амојут от ханот, фати пашата*

*да го сонди. Он пак што си знаи: "Наистина" и "хубае". Един суварна го и познал н'амојут* [V,P-M,178].

**сувии*** pf 'свитка' ~ *испра́вјоо то́о ве́нцо нӑ-ко́фта, се̏ сӑ-сувија́л* [ПК-,2(Грам),30].

**сувӑрзуве** impf 'го одврзува јажето со кое нешто е врзано (во случајот добиток)' ~ *е удде́л се́га пра́во нӑ ко́јно уф-ау́ро, де́ка: зӑвӑрзан, и едно́ по́чне да гу-сувӑрзуве, ко́јно ви́ке. Ви́ке: "Мӑ-зе́а, ско́ро, ско́ро, мӑ-зе́ӑ"* [ПД,159]; в. **содрузова**.

**суга́рче** (и: **сугаре**) n, zool. 1. 'јагне што најдоцна се ојагнило'; истиов назив се однесува и на јаре 'доцна ојарено' [СК,336]; 2. fig. 'нежно, слабикаво дете' [ПК,2(Грам),107].

**сугла́се (сӑ)*** pf 'даде согласност, подршка' ~ *ви́ке нӑ-ти́ạ три́јс-и де́вит ду́ши: "Друга́ре, да́јте ви́ạ нӑ-ме́не п-а́дна ли́ра, а́с ќ-о́дум нӑ-пича́лба. И зӑ-ва́ска и зӑ-ме́не". И-ти́ạ пулви́нта сӑ-сугла́сат дӑ-да́дӑт* [ПК,2(Ним),266]; ~ *и ти́ạ сạгла́сили, ре́шили дạ гọ-уте́пạт. И ле́гнạли ве́чӑрта, о́ти ве́чӑртạ, кạј двạна́јси, дин са́ато, те́шọк пӑрвиạ сӑн, ко́ј ка́к ќи-сти́гни, ко́ј кọпа́ч, ко́ј бạлти́ạ, и, де́кạ ле́жи...* [ЛС(К),116].

**сугла́суве (сӑ)*** impf в. **сугла́се (сӑ)** ~ *ви́ке: "а́с ќ-о́дум нӑ-пича́лба. И зӑ-ва́ска и зӑ-ме́не". И-ти́ạ пулви́нта сӑ-сугла́сӑт дӑ-да́дӑт, пулви́нта не́-с сугла́сувӑт* [ПК,2(Ним),266].

**сугра́на** f 'вид чешел што ја придржува косата на жената кога ѝ е собрана назад' [СК,336].

**су́дбина** f 'нешто предодредено' ~ *бил сирọма́х чọв'а́к. Има́л три́, че́тири, пе́т д'а́ца. А-си́ти д'а́ца му-умира́ли. Тạка́ би́ла су́дбина* [ЛС(К),107].

**судере** pf 1. 'искине (лист, кора, платно и сл.)' ~ *ка́-а-судра́ та́а у́бува антари́и; ~ уд-не́кује те́л' сј-а-судра́л рӑ́кта, се̏ кӑ́рвишта-ј;* 2. fig. 'заплаче со силен глас' ~ *а́к са́ке не́к сӑ-суде́ре, ич би́ле не́ о-слу́шум а́с не́го* [ПК,2(Гӑр),107]. – Глаголот **судере** го среќаваме и во описот на дел од свадбениот церемонијал: в среда, последниот ден од свадбата невестата прави "проштална" вечера, освен што прави јадење, таа треба нешто и да *суке* (пр. *сарлија* или *сусамница*), некој од гостите под кората ќе стави зрно од пченка или грав и во тој случај кората ќе се *судере* (искине) и тогаш присутните ке се смеат дека невестата не знае да *суке* [ТГ,191].

**суде́рӑн*** adj 1. 'скинат' (пр. облека, хартија) [СК,336]; 2. 'кога на кожата има повреди' ~ *"ја́с сум два́јсе гуди́ни и-о́шче два́јсе да-че́кум, ја́с са́ке дạ-устạре́м. Шо́ не́ би́вạт рӑбо́ти". Они ка́ стạна́ле сạба́јле, гле́дат не́ма мо́мичка. Де́ка ќа:-на́јдạт? – нạ-ко́ло нạде́нна, а рạ звија́ле, са́мо нạ куре́мо ма́лце би́ла суде́рӑна* [ВД,277].

**суде́руве** impf – в. **судере 1.** [СК,336]; ~ *за ма́ндрите* (ограден простор во Езерото за ловење риби) *на́ј-ло́ш е Дубруве́но* (име на ветар), *о́н ду́у ут Кру́ша, ут Су́рл'ӑво, по́гуле́ми дӑлги́ пра́ве, ги-расту́руве ма́ндрите, ле́сите ги-суде́руве* [ПД,129].

**судро́бе** pf 'искрши (нешто)' ~ *е, та́, му до́шло жа́л', сӑ-урви́ла. Му-гу-прибăрну́ва си́тто. Се́е ба́бӑта и ӑ-згрӑбна́ја чу́пӑта ӑске́рте и му-ӑ-зӑнисо́а нӑ-ца́рут. Елинут ти́ди, вра́тта ќ-ӑ-судро́бе* [ДК(Лип),116].

**сујдиса** pf 'нападне, повреди' ("среди" некого – негативно) ~ *и тој му каза: "тука сос меника имам ду петнајси кесента". – "И за това ти е страх. Ама јазика, што немам, што да ми е страх?" И така*

*двата кинисаа на пăтјут, ама Дели-Димо сè гледаши да најди време за да гу сујдиса* [V,PM,67]; ~ *вели на царјут: "царју, на мене ако ми беши страх от царјут и от пашите, не изл'авах на гората харамиа и не изл'авах цар да сујдисам! И така секој цар што зададе речта не са вăрнува"* [V,PM,211].

**сују́ш** m 'подарок што им се носи на младите кога стапуваат во брак' ~ *уф-прăсна мúса* (бокал од глина) *сă-кла́ве вúно. Глигóсна-ј и уд-вóнка и фнăтре, пóвичко úма кạфéни буú. Свéто, гạ-нóсаа за-суúш адно врéме нă-свáдби* [ПК,2(АЌ),90]. Сп. уште: – во сабота навечер доаѓаат роднините; и кај момчето – *мăшка свадба* и кај девојката – *женска свадба;* женската свадба е потивка, гостите носат *сујиш:* било *ѓумче* (бакарен сад за носење вода), било *грне,* било некаков сад, било што друго [ТГ,171].

**Су́јте Чéшми** top. 'чешми од кои водата секнала' – Дојранско (Ник) ~ *гувéăта ги-бúрăме нă-éдно мéсто, нă-***Збирáлто**, *и ут тýка пóсле ги-нóсме нă-***Су́јте Чéшми, Икúмци, Су́а Рéка, Пујáцка Рéка** [ПД,156].

**сукáјне** n 'кога од тесто со помош на сукало се прават кори, сучење' ~ *кáк да сăм јáзе јýбава, [бугáта кăшта на глáва, [чéсто мисéјне, пичéјне, [мăшките дéца дăржáјне, [чéсто бáници сукáјне* [ИГ,108].

**сукáк*** m 'улица, обично тесна' ~ *дúту úдиш'и, фл'áј н'éтр'ạ у с'éлуту, н'éс дрýгиту мáлки игрáјаха на сукáку* [MS,t,46]; ~ *как б'ăгаш'и пу сукáку, вúд'ạ инá пóрта утвóрина* [MS,t,56]; ~ *сăс тáблата на главáта да ш'éта пу сукáциту, да вúка пу махалáта: "пуртукáла! пуртукáла!"* [MS,t,26]; ~ *клáва т'ạл'алụ'úји да вúкат пу сукáциту да пóјат луд'éту ш'úч'ки да му м'ăрат дúрата* [MS,t,22]; ~ *сă ч'ýд'ạш'и д'é да пóј, ни знáјаш'и н'ăфту; с'éдна на сукáкут* [MS,t,81]; ~ *Тогас кадиата позна́ нихната крúвина, прати да ги тера* (бара), *ама не можá да ги стúгни. И такá гу извадú негу от хапýзот, гу пýсна. Тáмо Кулýф нéколко врéме ходúл, прóсиши по сукáките* [V,PM,9].

**сукáло** n 'специјално дрвце, изработено убаво, со него жените сучат кори' [СК,336]; ~ *вúјна бáјнца сă-вúи нă-сукáло, кóрте сă-прáват кутармóника и сă-вúит, сă-зạфáште ут-стридúнта* [ПК,2(Ал),31].

**суканúна** f 'јадење правено со кори' ~ *мóјте дéца нóго јáдат суканúна: бáница, мличнúк, рúбник, тăквú рăбóти* [ПК,2(Гăр),107].

**сукáпе*** pf 'искрши', в. **скáпе** ~ *сúте дéца си-играáат ус-прáшти* (фрлачка од коноп), *нé вéл'ат от ќи-си-сукáпăт глáфте* [ПК,2(Гăр),88].

**сукарда** f 'машка долга облека (до колената), од црна волна, ткаена густо – шајак, во Воденско ја носеле Власите' [BV,152 ].

**Сук Бунару** top. 'име на ан (прифатилиште) во Солун, во кој (во минатото) отседнувале македонските кирации и арабации (превозници)' [ТГ,424].

**су́ке*** impf 1. 'развлекува тесто, со помош на **сукало** прави кори – суче' ~ *нă тóо сýкат, уд дăска-ј нăпрáвăно, цéло дăрво-ј дéлкăно; и сă турýве нă-скýто, гу-турýват жéнте и сýкăт нă-нéго бáјнца, кóри сýкăт* (објаснување за називот крăк) [ПД,120]; ~ *бáјнца: тó-ј јáдне, сă-прáве ус-кóри шó-ј сýкат жéнте, сă-рéдат кóрте, сéкаа кóра*

*сă-пупăрске ус-си́рне, ма́с и ја́јца зáадно, рăзмăтни* [ПК,2(Грам),22]; – за вечерата спроти празникот Божиќ (за *Бăдни вечар*) домаќинката *суќе кори* освен за *ба́јнца* уште и за *сарлија*, и за *сусамница* (вид баница во која се става толчен сусам); уште приготвува: *посна сарма, кисела каша* и др. [ТГ,81]; 2. – **(сă)** 'се врти' – гл. **сă суке** го среќаваме и во следниот опис ~ **вăтрýшка** – *ве́тăр ка́ завúиве, ка́ сă су́ке, ди́ге шéуве* [ПД,129]; 3. 'се мота бесцелно' ~ *"До́бро, ре́кăл ура́чо, а́ј-д-о́дме пу-пăто нă-тăка́, ко́ј ќи-стре́тме, ќо-пи́тме да́л' сă-зăбра́уве а́рăнто". Оат по́-н-го́ре, гле́ат а́дно ста́ро ку́че, са́мо сă-вăрте кулу пăто, са́мо сă-су́ке. "До́бăр де́н, а бе ку́че, а́рнăто сă-зăбра́уве ли?"* [ПК,2(Ним),265]; 4. изр.: **не́ма дă-му-су́кум ча́лмата** (= нема да го почитувам, нема да му се плашам) [ПД,137].

**сукине*** pf 'нешто стори на делови, искина' ~ *јас имах којна сус мене, [си гу прудадех за тебе! [дур да са најдум сус тебе, [душа не оста на мене, [срце сукинах пу тебе* [ТГ,328].

**су́кнува*** impf 'со прстите завиткува хартија со тутун, прави цигари' [MS,s,109]; в. **су́ч'и** .

**суко́л** (и: **сикол**) m, zool., Falco – 1. 'граблива птица'; 2. изр.: **си́ф суко́л пуд зе́ми ле́те** (гатанка = дел од ралото што ја разрива земјата, паличник) [ИГ,122]; **уд-бу́х сико́л испа́жде** (потомството не секогаш го носи белегот на родителите) ~ *уд-вира́н ма́јка у́буви де́ца мо́ш сă-ро́дат* [ПК,2(Гăр),203].

**су́кăно** n 1. 'јадење од кори (зелник, пита и сл.)' ~ *зă пра́зникут ќи напра́вум зе́лник-ри́бник, ќ-и́мме су́кăно;* и: **сука́но** ~ *Ручо́кут. Ко́ј шо и́ма – аднăш сука́но ќи би́де – кра́шник* (вид баница со краешник), *ури́зник, зе́лник. Пу икинди́а уше един са́ат или два́ ќи рăбо́тăт, ќ-си о́ăт* [ИГ,120] – в. **сукани́на**; 2. adj 'виткано – сукано' (предено) [ПК(Мут)].

**сул'а́к** m 'солена земја, ја ближат овците' [ПК,2(Мут),107].

**сулиен** m 'вид лекарство' — со **сулиен** народот ја лекува болеста **"црвен ветар"** – кога детето боледува од *црвиника* (*црвен ветар*), тогаш се лекува вака: се зема *устибеч, сабур, сулијен* и *смола* од афион, сето тоа ќе се помеша со *комова ракиа* и се мачка на болното место [ТГ,126].

**сулило** n 1. – в. **сули́ште** ~ *имиту "Слајнца", сувите сулени бари и тревите, шо и велјат сулило кажуват оти идно време полјто било мора. Ув некуј книги за Македонија сă велјă оти му била воата на блатту сулена то не е аслă* [МЕ(Р),76]; ~ *едвај се пикасува, сă стрикја на ниско полјто навидену уд зајди-слăнцă на угри-слăнцă. Елјбетен, нимајнту на сулило и сулени бари, ако не ич, бăрă кăту шо сă на полјто и на Урумлукот, кăжува, оти имито "Слајнцăтă" ки бишă идно времă за сăто полјă* [МЕ(Р),75]; 2. 'солена вода во која се чува сирење' [ПК(Гăр)].

**сули́на** f 'труба, ќунк низ кој поминува чадот од печка' [MS,s,109].

**сулина́р** m 1. 'замрзната висулка на стреите, мразулец' [СК,336]; ~ *гуле́м сту́т нă-фăти́, гле́јш кăкви́ сулина́ре ви́сăт пу-стре́јте*; 2. fig. **сулиндар** 'погрден израз за тој што не работи и само стои' ~ *шо́ си-застана́л али́с сулинда́р, фа́ти не́што, не́ ви́си така́* [ПК,2(Мор)107]; 3. 'труба' – в. **сули́на** [BV(K),152].

**сули́иште** n 'слатина, солена зе́мја, ја ближат овците' [ДК(Ран),104].

**сулпа́н** m 'вид престилка што ја носат жените за да не се валка фустанот; се закачува на раменици' [СК,336].

**Султана*** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско [ТГ,115] ~ *еј Султо, Султо мори, Султано, [арам да ти е то лице! [што ти гу Бог дал мори на тебе, [куту на тебе, будала!! [да гу продавиш леле, на светут, [за една ока уреје, [и они сите шупл'иви, [шупл'иви, Султано, црл'иви* [ТГ,204].

**султа́р** m 'сад во кој се чува сол' [MS,s,109].

**Сулу́н** top. 'име на град во егејскиот дел на Македонија' – кон крајот на 19. век македонскиот, грчкиот и турскиот елемент биле застапени скоро еднакво, со околу по 30.000 жители; во мнозинство биле Евреите, ги имало над 50.000 ~ *утива у Сулу́н, на идно́ кш'е́нудухи́ју с'е́днува* [MS,t,9]; ~ *м'ạ изва́ди ут но́с ч'урба́џ'и́ја, м'ạ пу́сна у Сулу́н за да сă нау́ч'ạ по́ху́бав'ạ занаја̣т'* [MS,t,87]; ~ *нă-мужéạ дă-за́прăт Ту́рцте, зă-петнáјс дéна зăвăрши́ вујна́та. Уд-гра́ницта избигáа Ту́рцте, нă-дру́го ме́сто нé зăпрéạ. Кăдă-нáс пиши́н пуминáа бắлгăрскăта вујска́, Со́лун пра́во вắрвăт* [ПК,2(Мор),217] – во текстот имаме беспредлошки додаток за место: **пуминáа бắлгăрскăта вујска́, Со́лун пра́во вắрвăт** (место '... за Солун'); ~ *мо́мта трăгна́ ме́сто дă тéре. Утидé сига́ но́го нă-дăлéко, нă-адна́ рăс-крắсница: дă ка́жиме така́ дă-о́де нă-кăд-Со́лун пắт, дéт нă-слắнце изгрéва, нă-слắнце заóжде пắт* [ВК,283] – во текстот среќаваме позајмен образец од турскиот јазик: употреба на именка како атрибут на друга именка: **дă-о́де нă-кăд-Со́лун пắт** (место: 'солунски пăт').

**сулу́нец** m 'жител на Солун' ~ *има́ло иднă-ăнắмка, идну-Мăкидо́нец. Мăкидо́нцут – сулу́нец, ăнắмкăта – сулу́нка. Мăкидо́нцут бил при-мита́рен; ба́сми прудăва́л* [ДК-(Ран),134].

**Сулу́нска** (и: **Солу́нска**) **зе́мја** f 'Македонија' (?) ~ *господа́рот утри-на́та стана́ от со́нот, са уми́ и така́ гу викна́ го́ри де́тето и му ве́ли: "а бре́ де́те, от која́ зе́мја си ти́нака?" И то́ј отговори́: "ја́зе сам, господи́не, от Солу́нска зе́мја". Тога́с господа́рот му ве́ли: "о́х, че́до, кату ми гле́даш и ја́зе от та́му сам и жена́та ми"* [V,PM,152].

**сулу́нски*** adj 'нешто што се однесува на градот Солун' ~ *си до́јдух туќа́; и тук на́јдух Англи, Га́ли, Итали́ји, Срắби на сулу́нската перифе́р'а* [MS,t,2]; ~ *на со́лунски́т'ạ по́рти има́ш'и ко́калạ уби́сн'ạн-ту* [MS,t,39]; ~ *уд него се повељат селта шо са ут солунцкјут јукумат и са пагјат утăда уд Вардар. Пăтниците тука сака да си го кажат таксирјато* (товар, багаж) [МЕ(Р),72]; ~ *и Гắрците пучна́а ти́ă то́пуве дă-пу́кат уф-се́лта, зăпа́л'увăт се́дбите, жи́тта. Ба́ш кул Питро́вдин би́ше, прет Питро́вдин. Ка́ пучна́а бу́, бу́ – бу́. И тăва́ по́л'то стăна́, Сулу́нцкуто По́ле, кăде́ш це́ло* [ПК,2(Мор),218].

**сулу́х** m 1.'воздухот што се зема со едно вдишување' ~ *а́ска но́го пắти нă-мо́ш си-зе́мум сулу́хо* (не можам да дишам) [ПК,2(Град),108]; ~ *и му т'е́кна, мо́ш' да умр'ắ, хи́ч' сулу́к ни з'е́ва* [MS,t,13]; ~ *ќ-о́дме де́, че́к дă-си-зе́м сулу́хо, па́ ќи-кини́сме;* ~ *мă-стисна́ зă-ши́ита, нă-мо́жăх дă-си-зе́м сулу́хо, ќи-мă-уда́фше* [ПК,2(Гăр),210]; сп. – ако коњот и од мали напори се заморува па

не може *сулух да си земе,* луѓето зборуваат дека е *текнефес* и само *прфке и кашле* [ТГ,383]; 2. изр.: **на еди́н сулу́к** 'брзо, одеднаш – колку за едно вдишување' ~ *си́чкăта рăбо́та а свăрши́х нă еди́н сулу́к* [СК,336].

**сулфа́то** n 1. 'лекарство што во минатото се користело против болеста “маларија”, кинин' [MS,s109]; – болеста *треска* што долго трае *(тригудишна, тролетница)* ја лекуваат прво со прочистување на стомакот – се зема *сурмек (рачиново)* а потоа се пие *сулфато* (кинин) [ТГ,229]; ~ *а́дно вре́ме ка́ не́ би́ше ису́шно Мунуспи́туфскуто Бла́то, уф-Стру́мица но́го бул'ду́ваа ут-тре́ска, пи́јахме сулфа́та* [ПК,2(Гăр),108]; 2. fig. 'нешто многу горчливо' ~ *сулфа́то го́рче* (за било што) [ПК(Мор)].

**сулџа́н** m, zool. 'црв дождовник'; разновидност: **сăлма́н;** сп. во Драмско: **сăл'ме́н** 'гол полжав' [ДС(Ч),86].

**сума** f 'обично големо количество (пр. пари)' ~ *тој гу зева и гу занева на у̀вреинот. Кату виде увреинот, така зема сăрцетто сос млого радост, извади от сандукут му, дава на христианинот мижде пет стотини гроша. Така христианинот, кату зема толка сума млого си зарадувал* [V,PM,193].

**сумарув*** adj 'нешто што се однесува на *самар*' – во минатото *русалиите* (в. таму) играле со ножеви, јатагани и *калăчки,* а во последните години тие *(русалиите)* в раце држат *сумаруви штици* – дрвени сабји ишарани со мастило [ТГ,226]; и: **сумарџијски** ~ *сумарџијски син са уче да биде сумарџија* [ТГ,351].

**сумарџија** m 'мајстор што прави самари' [ТГ,351].

**суме́ле** pf 'кога зрна, пр. жито, со триење меѓу камења ќе се претворат во брашно' ~ *идну-де́н идну-кумшиа нă-Нăстрăди́н уџа́ до́шăл дă-му-гупуса́ка мăга́рито дă-зăне́се жи́то нă-вудини́ца и дă-суме́ле бра́шно. Излéгăл о́џăта и му ре́кăл де́ка мăга́рто не́-е до́ма* [ДК(Деб),155].

**су́мна** f 1. 'сомнеж'; 2. изр.: **зимаа сумна** (= почнаа да се сомневаат) ~ *é, ка́ пучна́а дă сă-спре́мат вујни́те: Буга́рто, Са́рбăто и Гăрците, дă-сă-би́т сус Ту́рците и Ту́рците зима́а су́мна. Фăти́а дă-те́рат пу̀шки уф-нăро́до дă-не́ма, дă-на-ј-у́драт уф-грăп* [ПК,2(Мор),217].

**сунгар** m, zool. Spongia officinale 'морско животно, се користи за да упива течности, односно за бришење' ~ *и тајл'акот му вели на јунакот: “пот да му кажиш на царјут да ти даде 40 товара сунгар и 40 товара вину, да туриш сунгарот нетре на езера”* [V,PM,185]; ~ *и пуснал сунгарите* (пишува: 'сугарите') *на езера, водата ја беа смрăкнали, тогас сопразна винуту на езера и, кату ож'адн'аха ламите, го испиха виноту* [V,PM,185].

**Сунгурли́те** top. 'име на месност во околината на Дојран' [ПД,135].

**сундурма́** f 'просторија под куќата, здолу – подрум' [ТГ,304]; ~ *Са́а – ку́кта: на де́сно со́фа с уџа́к. Го́ре, нăврăс бина́та – два димни́ка. До́лу – гуве́ата. На ле́авта стра́на сă ја́слите. Аку не́мăт дуби́ци (гуве́да) на ле́авта стра́на и́ма ќила́р. Сундурма́та е дăлга кулку ку́кта, те́сна а́дно, а́дно и пулви́на ме́тро* [ИГ,118].

**суне́т** m 'религиозен обичај (обично кај муслиманите) поврзан со интервенција на полните органи кај лицата од машки пол' ~ *и на со́бота*

*чи́ните суне́т на чове́кот, да не́ са раси́пи М...ута но́мото, на ме́н кăскандѝсате, шо и прави́х здра́в чове́к уф субо́та? Ним на кри́во са̌дити, туку́ на пра́во да са̌дити* [MV,K,256]; ~ *и ка́к си наближи́ле о́сомта де́на да си чи́ни суне́т на де́тито, и му кладо́а и́мито Исус, шо гу кладе́ Ангилут, шо не́ бе́ши роде́н о́шти* [MV,K,307].

**суни́сук** adj, opp. на 'висок' [ПК,2(АЌ),8]; ~ *та́т-ти би́ше а́јн суни́сук чуве́к, на̌-ко́ј ли́чте де́цта та̌кви́ висо́ки* [ПК,2(Га̌р),108].

**с'унт'у́к** m 'навредлив израз'; сп. **с'урт'у́к** [MS,s,109].

**супи́не (са̌)*** impf 'се препнува' – в. **супнуве** ~ *тугај ма́мо ме втре́се, [и не́ ме ве́ке претре́се. [Ша́нко бре́ си́но, вујво́до; [де́вит си гуди́ни ка́к ле́жиш, [ма́јкини кле́тви да сти́гниш, [о́ште де́вит да̌-ле́жиш; [нис па̌рстин да̌-са̌-пуми́ниш; [ут сла́мка да̌-са̌-супи́ниш* [ПК,2(Крец),316].

**супи́ре** impf 'задржува' – в. **со́пре** ~ *и́де а́јн бу́мба̌р: "Шо́ пла́чиш ку́ма Ле́со?" – "Ја́ ф-мо́јта ду́пка и́ма адно́ ја́рче живуде́рче". "Ас ќ-о-иска́рум", ви́ке. Ка́ му-флезе: ба̌р, ба̌р, ја́рчто пра̌с ду́пка̌та избига́л. И лиси́цта бу́мба̌ро гу-супи́ре за̌-си́н* [ПК,2(Мор),234].

**супла́кни*** pf 1. 'измие само со вода, исплакне'; 2. fig. 'зема од некого сé, го остави без ништо' ~ *на с'е́тнина гу кла́ва и кш'е́нудухи́јуту мума́та, гу казанди́сува и н'е́гу, дур саба́лин ги супла́кна ш'и́ч'ку* [MS,t,10].

**супла́кнува*** impf – в. **супла́кни** [MS,s,109].

**супну́ве (са̌)** impf 'се препнува од нешто' [СК,336]; ~ *гуво́ри Исус: Не́ и двана́десет са́ата де́нут? Ко́ј пууди́л на де́нут, не́ си супну́а, о́ти му си гле́да ви́делот на во́а сфе́т; и ако пуо́ди не́кој пу но́кја, си со́пка, о́ти ви́дело не́ма на не́го* [MV,K,286] – во контекстот имаме прашална реченица без партикулата **ли (дали)**, што се третира како влијание од балканските (несловенски) јазици: **не́ и двана́десет са́ата де́нут?**; в. **супи́не (са̌)**.

**супра́зн'и*** pf 'истури нешто до крај, така што садот останува **празен**' ~ *за растува́р'ат ко́ниту, за ѕи́гнат вр'а̌тиш'та̌т'а, за супра́зн'ат ж'у́туту у амба́р'ут* [MS,t,67]; ~ *да си супра́зни муш'тура́ку* (= да се испразни клозетот – станува збор за полски клозет, во дворот) [MS,s,109]; ~ *и то́ј, как ч'у́ та̌ј, са̌ упла́ш'и и гу супра́зни* [MS,t,74].

**сура́т** m 1. 'лице (на човек)'; се употребува паралелно со **о́брас** [MS,s,109]; ~ *на̌-сура́то му-изли́зе бру́т* (ситни бронки); има случаи и со иронија: ~ *мо́лчи бе ма̌јму́н сура́т, мајму́н суратли́а*; 2. 'верен израз (слика) на нешто' ~ *ѕастра̌ и ката̌ вечăр па̌дајрјуту носа̌т пу две кошници грозда̌ на̌ горнјут и пу две на̌ долнјут кунак. Во шо са̌ риче ду сеа доста̌ јасну ка̌жува̌ пу шо трага* (правец) *ода̌ селцкјут ступа̌нла̌к. Но за̌ па̌лни сурат на̌ во нешту нејкја̌т за̌бра̌вувајна̌: царцките и селцките да̌вачки* [МЕ(Р),91]; 3. во Га̌рбашел (Кукушко) запишавме варијанта и на називот и на значењето: **сурет** 'убава лика' ~ *ниве́стта мо-ј суре́т, ку́кла* [ПК,2(108)]; 4. 'маска (карневалска)' ~ *на̌-Су́рва купу́ва̌т сура́те, са̌-пра́ва̌т ме́чки* [ПК,2(Ал),108].

**сурвар** m 'дете што навечер на празникот *Сурва*, односно *Стара Нова година* и *Свети Вашил'*, во група со др. деца одат по куќите и пеат сурварски песни' [ТГ,23].

**сурва́тка** f 'течност што се добива кога се цеди пресно сирење' [СК,-336]; ~ *кóга сă-измăлзе* (млекото), *сă-исцéдуве и пóсле, кóга е óште тóпло, сă-турýвă сúриште и сă-турýвă нă-тóпло мéсто да сă-фáте* (да се потсири), *и пóсле сă-турýве уф-цăдúлкăта, сă-исцедуве. Тáа вóда шó сă-цéде сă-вúка сурвáтка. Сурвáткатa пáк нă-нóво мóже да сă-зăгрé:, да сă-нăпрáве ýрда, сурвáтка* [ПД,156]; сп. и: **сирва́тка** 'урда добиена од водата што се цеди од сирењето' [ПК,2(Мут),102].

**сурвашка** f 'коледарско стапче, изрезбарено, децата со него удираат по портите кога одат да честитаат **Сурýва годúна'** [BV,154].

**сурвеска*** impf – односниов глагол го извлековме од описот на обичајот кога се слави **Стара нова година**, за празникот *Сурва* или *Св. Вашил'*: штом сонцето ќе зајде, децата во групи се собираат, со торба на рамо и со стап в рака и одат да *сурвескат* – по куќите да честитаат празникот. Децата што *сурвескат* се викаат *сурвари*, а песната што ја повторуваат од куќа в куќа е кратка: "*Сурва, сурва, дај ми бабо, мрва*". Домаќинките со радост ги дочекуваат и ги даруваат со парче свинско месо или пастрма [ТГ,23].

**сургúа** f 'земјоделска направа, брана за влечење на изораното' ~ *сạс сургúạ ọрáнạ нúвạ сạ-влáчи, ọт-сýи прăчки е нạпрạвéнạ* [ДС(Ч),142].

**сургýн** (и: **сурѓýн**) m 1. 'прогонство' (како полициска казна) [BV,153]; 2. 'силен пролив' [СК,336]; 3. изр.: **сургýн ки гу чúнат** (= ќе го прогонат) ~ *да ричé: Знáими оти вó ни и сúн нáш, и слéп шо си родú; как глéда сéга нé знáими. Такá му си рéкле тáтко и мáјка му, зáрди му бúле стрáх ут Чифýтите; óти ако му кáжи нéкој за нéго оти Хрúстос, сургýн ки гу чúнат* [MV-,K,259]; ~ *вúа прикáзни ви казáх на вáс, да нé си плáшити за сè. Сургýн ки ви чúнат на вáс, тукý ки дóјди врéмито, тó шо ки ви утéпа на вáс, ки чúни курбáн на Бóга* [MV,K,297]; **сургун ава** – сп. религиозен обичај: на *Прабраждејне* се јаде риба, попладнето мажите (од селата покрај Вардар) одат на риболов – тоа се вика *сургун ава* (турц. што во превод значи: 'прогонство на чист воздух'); на споменатиот празник – *Прабраждејне* прв пат се каснува грозје [ТГ,74].

**сурдисá (сă)** pf 'го испразни, го прочисти желудецот' [BV,153].

**сурé** n 'начин на садење на земјоделски култури: се копат 3 дупки во кои се става семе и заедно се покриваат' ~ *áку úш'тиш' сурé, сурé ги с'ăш'*, доколку пак се копа само една дупка во која се става семе тогаш се вика **ќóрч'изи** [MS,s,110].

**суреде*** pf 1. 'приготви' ~ "*Ох, милна мале, милна мале! [на кого ме устави, милна мале! [дали ме пурасна и суреди, [па си риче: стиге гајри, [она може сама да се гледе?! [зар не знајиш, мила мале, [оти јас сум оште малечка?*" [ТГ,264]; 2. 'исчисти' ~ *Она рéкла: "Ут-шó дудéка смă-свáтăве?" – "Нáштạ и вáшта бúшка бúле сéстри, мă-тирáа да-а-зéам на скạнúста (кришténка). Измиј-ạ – рéкăл, сóреди-ạ, јáс ќă-ạ-зạкáрум"* [ВГ(Ѓав),174]; 3. 'спастри, намести (дома)' ~ "*Слýши – мýр, рăчéл, тóлко мă присилú, чúм сáкиш дă-ти-кáжум, и ки-ти-кáжум, áма пăрво шо ки-нăрéдум ки-нăпрáвиш. Вáри чинúца, мéси пýпи, пустéли, сурéди и нáпкум јас ки-лéгнум, ќ-ýмрум*" [ПД,153] – во контекстот прави впечаток присуството на

кондиционалниот (и темпорален) сврзник **чим** (упатува на дејство по кое веднаш следува дејството на главната реченица): **чи́м сáкиш дă-ти-кáжум, и ки-ти-кáжум;** овој сврзник не се среќава во македонскиот нормативен јазик, но се среќава во соседството, пр. во српскиот јазик; ~ *тáа трéскичка а-нăјдéла нéкаа бáба. Тáа трéскичка бá·пта сја·-тури́ла зăд-врáтта. Кá ќ-удíла бá·пта дă-ј-нóсе гувé·та, тáа трé-скичкăта ќи-сă-чини́ла мóма и си́ч-ко ќи-суриди́ла дóма* [ПК,2(Крец)-300]; – гл. **суреде** го забележивме и во еден извадок што се однесува на семејните односи: родителите што имаат само едно машко дете настојуваат што побргу да го оженат: ~ *"Едночко имум, и сакум дудека сум жив да си гу суредум и удомум, оти не знам колку оште ки живејме. Дудека сме живи да са нарадујме"* [ТГ,144]; 4. – истиов глагол се употребува и кога сакаат *да гу суредат* мртовецот (= да го приготват за закоп, т.е. да го измијат, да му облечат нови алишта и др.) [ТГ,252].

**сурéдин*** adj 1.'спастрен', ~ *спрéмин, сурéдин, кá гă–суриди́ кăштта, дă а-чýкниш ќи-кини́се* (се кажува кога е нешто многу приготвено) [ПК,2(Гăр),108]; – истово значење го среќаваме и во следниов извадок – *сурва* викаат не само децата туку и одраснати момци и тоа не за подароците што ќе ги добијат, туку да се сретнат со девојки и да видат каде како е наместено, *суредино* (дома) [ТГ,23]; 2. 'приготвен' ~ *тáа бáјнчка, шо гă-јăдéх, ка·-ј нăпрáвина, ка·-ј сурéдина, ви́ке, уф-ýстта ми-устăнá, а бе вијá бижáн-цте нóго нéшта знáјте* [ПК,-2(Коц),244]; в. **суреде** 1.

**сурéдăве** (и: **суредуве**) impf 'дотерува' ~ *нéли брáтјата са би́ли с ни́х? Кạ му кăжýве тạкá, вóа сă уплáшăве, сă сурéдăве и уд врáтта на вóнка* (си заминал) [ИГ,113]; – сп. уште еден сегмент од патријархалниот семеен живот: додека не наполне 12 години, за девојката многу не се грижат, но потоа, откако ќе почне *да са суредуве* (да се облекува убаво), не само родителите туку сето село внимава како се однесува [ТГ,266].

**сури́ја** f 1. 'стадо (овци, кози)'; 2. 'множество од нешто' [BV,153].

**сýрла** f 'уста на свиња, со сурлата освен што јаде, таа и рие'; се употребува и **џ'ýсна** [MS,s,110].

**Сýрл'ăво** top. 'име на македонско село во Дојранско, сега во Грција' ~ *за мáндрите* (ограден простор во Езерото за ловење риби) *нáј-лóш е Дубрувéно* (име на ветар), *óн дýу ут Крýша, ут Сýрл'ăво, пóгулéми дăлги́ прáве, ги-растýруве мáндрите, лéсите ги-судéруве* [ПД,129].

**с'урмé** n 'заврница со која се потпира надворешна врата'; кај Саќов: 'резе за затворање на врата' [СК,336].

**сурмек** m 'неуреден стомак, неуредна столица'; сп. народско лекување, прочистување на стомакот – за *сурмек* се зема: *рачиново* (рицинус), најмногу *силимикија* (шарматеј) што се вари со суви сливи, а потоа се пие [ТГ,229].

**сурнáк** m 'домашна направа за сеење брашно – сито' ~ *сạс сурнáк брá-шнọ сạ-трéсе, зạ л'áп, зéлник, сýчни кóри, чи́стọ да е* [ДС(Ч),142]; – односниов назив го среќаваме во описот на основните домаќински предмети што бегалците од Серско ги зеле со себе при напуштањето на родната грутка 1913г.: ~ *ут-пóкạшни́нạ змáле-сạ си́тни жéнски*

*р̣аботи: лạжи́ци и буди́л'ки, сурна́кọ и чука́лọтọ, вạра́л'кạ, тọчи́лкạ, чạ на́кọ, н'а́кујạ пạни́цạ, вạлџа́ни и кạ фни́ко, пọ-н'а́кујạ пруске́лạ, пукро́фкạ и ја́мбулјạ* [ДС(Ч),168].

**суро́ф** adj 1. 'нешто недопечено' (пр. леб, тула); ~ *кӑштта ни би́ше сѐ ус-суро́ва ту́ла и плитини́ца* [ПК,2(Гӑр),108]; 2. 'неварен' ~ *двете преднини плешти от овенот не ги варјат, туку така сорево месо, едната ја заневат на попот у дома, и едната на кумот* [V,PM,252]; ~ *"Шо́ ќи-ги-сӑдити чọв'а́цити. Слọбо́дни-с, не́к си о́дọт. Н-мо́ж дạ-ги-сӑдạт. Ва́рни ја́јцạ јạде́ạ, не́ с суро́ви, па да иска́рạт пили́на"* [ЛС(К)124]; 3. 'несозреан' – кога *постата* (одреден простор од нивата што група жетвари заедно ја жнијат) *ки са ижније*, ако житото е сосема зрело и стебленцата суви, веднаш се врзува во снопје, ако пак е *сурово*, *полозите* се оставаат да се сушат [ТГ,336]; ~ *кугá и́мạх бо́л'ава уф-ушииннạтạ, ма́јкạ уф-уши́етọ турувá ми со́к ут џӑрни́цạ. Ќи-зе́меше суро́вạ гра́н'а ут-џạ рни́цạ, па гạ туру́ваше уф-о́гинọ и со́кọ што сạ-ц'а́диш̣е гу-суби́рạ ше* [ДС(Ч),158]; 4. fig.'тој што прави неумни постапки, недораснат' [ПД,115]; ~ *суро́ф-си о́ште ти́ за ти́а рӑбо́ти* [ПК,2(Гӑр),108]; 5. 'болен' ~ *де́тето са́каши-нека́ши, оти́де да копа́и. Кату не бе́ши научéн на таква́ ра́бота, и от мло́гу захме́т, от пе́к слӑчоф, от мло́гу топлина́ си разбол'а́. Ету сега́ дојде́, гу земáх еди́н де́н на лозе́ту да копа́ј, разбол'а́ си, са чини́ соро́ву* [V,PM,150] – неакцентираните 'о' и 'у' имаат неинтензивна артикулација, освен познатата редукција на **о** > **у**, има случаи, поретко и на обратна редукција, како што е примерот: **са чини́ соро́ву**.

**с'урт'у́к** m 'погрден израз'; в. **с'унт'у́к** [MS,s,110]; во Воденско: **сурту́к** 'лош човек' [BV,153].

**Суру́ва годи́на** f 'празник Стара нова година – Василица' (со односниов назив се наздравува кога се честита празникот и со дренова прачка се удира по раката) [BV,154]; во Гевгелиско е забележана кратката форма: **Сурва** – **сп.** обичај: ~ *нӑ-Су́рва купу́ват сура́те* (маски), *сӑ-пра́вӑт ниве́сти, ме́чки, вӑлци, кӑрнева́ле. Се́тне пе́ат су́рва ут-кӑшта нӑ-кӑшта, зби́рӑт кӑлба́си, пе́чино ме́со, уре́е, тӑкви́ рӑбо́ти* [ПК,2(Ал),108]; се мисли дека околу овој празник (Василица) деновите се најкратки [ТГ,9].

**сурунуве*** impf 'рони солзи, плаче' ~ *дејна мисл'ум, нока сонум; [на вичери ми тикнуве, [дур залуг ми залигнуве, [фил'џан слӑзи сурунувум, [сијна риза јутупувам* [ТГ,368].

**сурупе́е** f 'слаба, висока девојка' (со погрдна конотација) [ПД,115].

**сус** adv 'мирно' во изр.: **сус му-сто́от** (= се плашат од него, кога е тука тие се мирни) [ПК,2(Гӑр),196].

**сусам** m, bot., Sesamum 'зрнесто растение, се пече, се меле и се добива *таан* и зејтин' ~ *дудулејка мајка, [сред море стоје, [на Бога са моле, [дож да заврне, [берикет да даде: [да се чинат чиничките, [дур ду стрејте, дур* **ду** *стрејте, [да са чинат сусамито, [дур ду грди, дур ду грди* [ТГ,435]; ~ *тӑрху́н ви́кат на-а́лва шо гӑ-пра́ват по́вике ус-суса́мо, уф-нӑтре мо́ш да-ту́рат и кикири́ки. Ме́кта а́лва-ј тӑрху́н, о́на не́-ј бе́ла. Нӑ-тӑрху́но сја́а и́ ви́кат та́ан а́лва* [ПК,2(АЌ),117].

**суса́м-а́лва** f 'вид слаткиш – алва, во која има сусам' – сп. обичај: ~ *нӑ-Про́чка* (празник) *ве́чӑрта*

*и́ма аде́т: нӑ-мутуви́лка ќи-вӑрзиме ва́рно ја́јце, суса́м-а́лва и та́ткуто ќ-а-ше́те мутуви́лкӑта, кӑна́по ус-а́лӑфта и ја́јџто сӑ-ма́ат, а дру́ј-сте шо се́дӑт укул со́фӑрта зе́ет, д-о-ла́пнӑт ја́јџто-ли, а́лвӑта-ли* [ПК,2(Крец),67] – во текстот, во заглавниот збор имаме образец позајмен од турскиот јазик во кој именка се јавуа како атрибут на друга именка: **суса́м-а́лва** (наместо 'сусамлија алва').

**сусамница** f 'вид пита со *сусам*' – зрната од оваа билка се мелат и се ставаат во споменатава пита; сп. – за ручек, кога ќе се постави *софрата* се носат освен јадења и нешто сукано, како *баница, сусамница, сарлија* [ТГ,21].

**суса́мче*** n 'вид слаткиш направен од сусам' ~ *а́с, ви́ка, на-гла́вата но́са та́бла (та́бла с-ви́ка, гачича́ни но́са дно́ вр'а́ми, а́с ги по́мн'а, ка́ј на́с ги-и́маши, сусамчи́на, рабо́ти), и но́с'ах г'врчи́на (колурја* - грч.) *за-д'а́ца* [ЛС(К),112].

**суса́рка** f, bot. 'бела метла, расте диво' [ПД,123].

**сусе́** adv 1. 'сосем, наполно' ~ *устӑ-на́х сусе́ са́м* [СК,336]; ~ *кӑ-го-научи́ха харми́јто, шо-ј-идна́ мӑра задрӑжӑн, фати́ха ка́та ве́чер да-му-ји́дат и да-му-пл'а́нат дука́нӑт. Уд-н'ӑко вр'ӑми се́тне дука́нӑт-му сосѐ си-испразни́* [ВЛ(Ај)]; 2. 'заедно со' ~ *ка си дуна* **сечко** *адин ветар и дош, ка си зафати една* **лапавица**, *хеј море, хеј, чувек ут студено уф мишији дупки да са напике. Бабата* **сусе** *кози и јарци бише таман на среди на пӑтут* [ТГ,13]; – прилогот **сусе́** го забележивме и во описот на следниов обичај, поврзан со празникот *Вудици:* откако ќе се фрли крстот в река, од собраната група луѓе ќе излезе некој, ќе застане пред попот и гласно ќе викне: *"Јас давум две кутли* (мерка за жито) *ичумен* (јачмен), *ако се Андон, или Нако Гошуф избајне сусе руби!"*; потоа ќе се јави повиканиот (Андон или Нако) и гласно ќе рече: *"Уд мене има три кутли чиница за него да гу избајниме"* [ТГ,26]; 3. изр.: **сусе́ удне́син** (= крајно несериозен) ~ *ти́ пӑ сусѐ си-удне́син* [ПК,2(Гӑр),108]. Се среќава и формата **сусем** ~ *првно зафати чиница – кара башак – да са фале, вил'аки: "Мене сите ма палат* (бараат). *Ма јаде и крал' и сирумах. И един сусем сирумах чувек, ка ки му дојде некуј арин ден, мена ки ма пале"* [ТГ,342]; ~ *едно време имало еден богат човек со една шчерка, а комшијата му бил сосем сиромах* [ШГ,5(406)].

**су́слак** m 'сув снек' [ДС(Ч),62].

**су́ста** f 'вид мало копченце составено од 2 дела, едното влегува во другото' [MS,s,110].

**Сутир** – м. лич. име запишано во Гевгелиско [ТГ,115].

**сутка́е** pf 'на разбој од преѓа направи платно' ~ *се́га ќи-сӑ-зӑвӑрте бо́ј чӑдӑри тре́бат. И та́а вле́гла. Тка́ла, тка́ла, тка́ла... нӑ-мужи́ла дӑ-сутка́е ни́ту две́ пе́ди* [ДК-(Лип),113].

**сутлијач** m 'вид десерт од варен, засладен ориз' – за празник, за ручек, кога ќе се постави *софрата,* освен различните јадења: *сарма сус кисала каша,* или *ќуфте сус каша, или рибник,* се става и десерт: *пил'аф* или *сутлијач* [ТГ,21].

**сутрије** pf 'уништи, сотре'; сп. клетва: **бол'ка да та сутрије** (= да те фати лоша болест, од која нема да се спасиш) [ТГ,319]; в. **сотре**.

**су́тринта** adv 'наутро' ~ *су́тринта ста́на де́тто, утиде́ нӑ-ре́кӑта,*

*фăрли́ вăдичкăта, фати́-си пáк дру́га ри́ба. И дујдé дóма, пригутви́ ри́бăта, истăргá-га, рăстăрбуши́-га. Нăјдé вăтре адна́ чéша. И дéтто, ка-видé чéшката, зачуди́ се* [ВК,281] – гл. фор. **рăстăрбуши** (= исчисти внатрешност на животно; во случајот на риба); изведено од архаизмот: **трбух** 'мев'.

**сутру́ве** impf 'истребува, уништува'~ *нé сă-сутру́ве тóо вирáно кучи́ло* (нечисто поколение) [ПК,2-(Гăр),108].

**Су́ута Рéка** top. (запишан во кукушкото село *Алексуво*) ~ *и ка дујдéме уф-Ку́куш, видéхме нăрóт бéге нă-си́те стрáни, кукушéне. Жешко, огин, сă-вике, горе. Адна жéна малéчко дéте нóсе уф-рăцте и, гу-тури́ пут-пăто ду-áдни тăрне. Уф-áдни дрáки, шо ви́кме... óна бéге. И плăднувáме тóо ден уф-Алéксуво кăт-тáа Су́ута Рéка, пут ти́ą јáвурто* [ПК,2(Пос),291].

**суути́на** f ~ *су́ј ли́ста, су́у трéва, сăчки* (суви гранки): *"збрáјт-јаа тáа суути́на, дă нé прáве ѓу́бре ту́ка"* [ПК,2(Ал),43].

**суфати** pf 'земе, пофати, симне' ~ *дека зборуваха, пак тојнака га притисна, и заедноч тјанака фăрли рăката и́ на врăх папламата, суфати кепету от негу, и така остана тојнака на мигдан* (отскриен) [V,РМ,34].

**суфéрин*** m 'шофер' ~ *ви́кнува идно́ афтоки́ниту, му вили́ на суфéринут...* [MS,t,83].

**суфиси́ја** f 'разумно однесување'; в. **софиа** ~ *бóже, дáј мо суфиси́ја дă-сă-прăбéре, дă-си-глéде дéчкăта* [ПК,2(Гăр),108].

**сух** adj, 1. орр. на 'мокар' ~ *оти́дох, шетáх мóри и су́ха зéмја, млóгу Господ ми помóгна, добих не сáмо тáја стóка, што и́мам ту́ка, но и двáјси гими́а дадóх на еди́н такá, бакши́ш* [V,РМ,16]; ~ *гọ-пи́те: "Јáгнăнце бéгнăнце, шó прạви́, та вăгл'áне жвáкиш?" Јáгăнто му удгувóруве: "Пọ-су́ј ри́дишта, су́ј гăргăлéнки тăркăл'увáх"* [ВК(Пат),285]; ~ *дека ручеха леб покрај една рекичка, кривоју една суха кора кату ја тури да си накăсни аф водата, реката га зема кората на дол* [V,РМ,91] – глаголот **руча** со значење 'јаде' не мора да се однесува на јадење на пладне (на ручек); ~ *кату отиваха на пăтју, најдоха един јунак, којто морету гу смрăкаши сос устата му, и от носот му са убесуваха ледници и остануваха рибите аф суха земја* [V,РМ,44]; 2. 'растение што не вегетира' ~ *утишел до едно големо дрво, та го прегрнал дрвото, и удрил на којнут суз мајмузето, за да го дрпне којнут, та да се утепе. Дрвото се пугодило сухо и гнило, та се скршило, а којнут се уплашуве и фатил да бега* [ШК,5(434)]; ~ *"Е, ви́ке, вăлко: áрăнто сă-зăбрáуве. Ќи-тă-изéдум". "Дóбро, рéкăл урáчо, áј-д-óдме пу-пăто нă-тăкá, кóј ќи-стрéтме, ќо-пи́тме дáл' сă-зăбрáуве áрăнто". Одăт. Стрéшто глéдăт áдин кóјн пáсе, рăве кóјно су́у трéва* [ПК,2(Ним),265]; ~ *и му земá мéчката на пóпо балти́ата и га искри́. Пóпот тéра балти́а, балти́а нéма. Типăра наберá дăрви су́хи от баирот и си оти́де на дóма му* [V,РМ,106] – во текстот среќаваме уште една потврда дека во овие говори мн. наставка **-и** се обопштила и се јавува кај именки од ср. род: **наберá дăрви**; – придавката **сух** е регистрирана во следниов обичај (и верување): на празникот *Ѓурѓовдин* девојките се *тегл'ат* (мерат) со кантар што се закачува за некое зелено дрво,

бидејќи не е добро *да са теглиш на суво дрво, оти можиш да са чиниш сув куту суво дрво* [ТГ,68]; 3. 'слаб, истоштен организам' ~ *на вúи лéжија нóго л'ýди бóлни, слéпи, крúви, сýи, фатéни, шо чéка вóдата да си разúграши. Чýнки Ангелот слéваши на врéмито на Ка..., да си стрéсиши вóдата* [MV,K,255]; ~ *áрна, сýу кăкăрáска* (страчка) *сизимáл* (за жена) [ПК,2(Гăр),64]; 4. сп. **сухо врјаме** (= кога долго време не врне дош) ~ *и пак на една страна најде млогу пчели, и едно пиле не ги оставиши на рахат, ги јадиши. Пилето гу вел'ат пингор. Това пиле на сухо врјаме си моли на Бога за дăж* [V,PM,96]; 5. изр.: **сýхи парýш'ки** (= "чисти пари", без одбивки и трошоци) [MS,s,109]; **сýу и сурóво** (= сите до еден) ~ *сјáа и сýу и сурóво искупúа лимузúни* [ПК,2(Гăр),196].

**Сухó** top. 'име на село во Солунско со многу архаичен говор, таму истражувале повеќе слависти барајќи ги корењата на јазикот на Светите браќа Кирил и Методи' ~ *с'éднах два трú м'ăсници у Сулýн ... мáстуру бúш'и ут Сухó* [MS,t,1]; ~ *нáјнóго мă-арисá уф-Лагадúна, нé уф-Мурáрци. Уф-Сýхо и уф-Баракли́ Џумáа свирáчто цéл-дéн ми-свирáа. Ут-Сýхо нă-вáки чúсто макидóнцко гувóрат, дýр пóáрно и уд-нáс. Уф-Лагадúна над двéста и усýмсе кăшти úма нáши. Тóо е мéсто рéчи кулку пулвúна Стрýмица.* [ПК,2(Крец),308].

**сýху** n 1.'суво место, копно' – поименчена придавка ~ *кундúса ('с'éдна') и тóј на иднá адá... и тáм ч'áкаш'и, бéлки гу фарлú далгáта Икарóту на сýху* [MS,t,-58]; ~ *тојнака киниса да иди пу морету, мајка му на дома са вăрна. Он как пливаши на морету, гу беши фăрлил аф една ада на сухо, наедно сос копанката* [V,PM,89]; ~ *афý ни нáјди рáбута на сýху, р'éч'и: "за пóда ... да рáбут'ă на мóри!"* [MS,t,84]; ~ *ка испаднáле на сýхуту, а глéдат óгин запалéна и рúба шо си пéчиши... вéли на нúх Исус: Дунсéјти ут рúбити, испаднá Пéтрос и извадú грúпот пу сýхуту* [MV,K,338] – во текстот се среќава уште еден случај на нарушена конгруенција, именката од м. а придавката од ж. род: **óгин запалéна**; ~ *па óн а флéгал уф иднó кáик, шо бéши ут Симóна, му пúта на нéгу да гу влéчи мáло нúшто* (нешто) *пу сýхуто* [MV,K,-272] – во текстот имаме употреба на крат. зам. форма за дативен предмет **му**, наместо акузативната 'го' (**му-пита** место 'го пита'), уште употреба на предлогот **ут** (од) за изразување на посесивност: **кáик, шо бéши ут Симóна**; натаму имаме нарушена конгруенција: **иднó кáик** (именката од м., а бројот од ср. род); ~ *Кулýф áф морéту а тýка да си одáви, а тáмо, далгúте го извадúха понапрет тáмо, дéка сáкаши да излéзи, гу фăрли морéту на сýхо, и дур да си дóјди на сéбе си, проминáха двé-три дéна* [V,PM,8]; ~ *тогај го зева нас дјун'а ѓузели от рăнката, го изваѓа вунка на сухо и мо вели: "ти што ми позна мене и ме раздели от арапката, ету пуштам веке водата на касабата да тече кату напрет* (порано) *и е биде да не сăхни"* [V,PM,162]; 2. 'растение што престанало да вегетира' ~ *Сéдąм гąдúни ќи-бúди гąл'áмą сýшą, н'áмą нúштą дą úмą". Сýвąтą гą-унúшти нą плóднąтą, унúшти дąрвáта, унúшти сè. И, вúкą, зąтвá, нą плóд-*

*нити го̣ди́ни ќи-си-спре́миш хра́на̣ за̣-се́да̣м го̣ди́ни* [ЛС(К),112].

**су́ч'и*** impf 1.'витка, замотува' ~ *да ми докарати един ваш чирак, ча сам не мога јазика: требува чираку да пушта, јазе да сучам, а не три педја вӑжи да направим, туку триста лактја* [V,PM,60] – во контекстот среќаваме проширена употреба на суф. **–ува** што се придава кон имперфективен глагол: **требува** м. 'треба'; 2. 'со прстите витка парче хартија со тутун, прави цигара' [MS,s,109]; сп. **су́кнува** и **суке**.

**суџу́к*** m 1. 'црево полнето со месо и зачини, колбас'; 2. 'мразулец' ~ *дӑ те́-ј стра́х да испа́ниш нӑво́нка, ка́-ј гле́диш ти́а суџу́џте ка́ ви́сӑт пу-стре́јте* [ПК,2(Гӑр),108]; в. **сулина́р**.

**су́ша** f 1.'период кога подолго време не заврнало дожд' ~ *ќи-фӑрлиш се́ме уф-зе́мта, гле́јш не́ ни́кне, о́но избутија́ло ут-су́ша ли, утвла́га ли* [ПК,2(Иц),26]; ~ *де́лто купи́ ни́ви уф-Ра́дуво зӑ-жи́то, та́м. Ту́ка ти́а̣ ни́ви сӑ-сла́би зӑста́ро. Ла́ни шо́ ста́ро искӑра́ме. Ва́а гуди́на нӑ-мужа́а дӑ-се́ат, су́ша би́ше* [ПК,2(Иц),288]; 2. изр.: **падна́ гол'а́ма су́ша** (= се кажува кога ќе завладее голема суша) ~ *о́н му-ви́ка̣: "Та́тко̣, мно́гу ле́сно̣ тва́, ви́ка, ќи-па́дни го̣л'а́ма̣ су́ша̣. Се́да̣м го̣ди́ни ќи-би́ди го̣л'а́ма̣ су́ша̣, н'а́ма̣ ни́што̣ да̣ и́ма̣"* [ЛС(К),112].

**суше́** n 'во минатото "царски", главен пат' ~ *по́ ади́н ме́сиц же́тва жни́јаа. Иска́рувјаа не́ зна́м пуко́лко жи́то да-ти-ка́жум, ко́лко ки́ла. И шо́ и́маа изира́ деме́к чуве́ци но́саа, се́лто ко́ли уф-Со́лӑн гу-но́саа. Ду-на́што се́ло би́ше суше́* [ПК,2(Иц),281].

**суше (са)** impf 1. 'кога некое растение престанува да вегетира, станува суво' ~ *изникнало дрво мравл'иво, [на дрво вел'ам, гуворам: ["Суши се дрво мравл'иво..."* [ТГ,101]; ~ *да та́му шо се́иши, кој зӑрно ут се́мито му падна́ на пӑтут, си газа́, и ут не́бито пили́штити гу издо́а. Па дру́го падна́ уф ка́минут, ка́ си никна́ сӑ суши́* [MV,K,273]; 2. 'кога човечкиот организам (или дел од него) ја губи виталноста, станува слаб, сув' ~ *"Суши се дрво мравл'иво, [как што се суши млад Стујан, [за Ѓурѓин Стојна Попува!"* [ТГ,101]; ~ *и де́ка ки пика́са што ки гу фа́ти, гу тре́си и си упину́а и си тре́си зӑбити, и си су́ши; и му ре́кох на Учени́ците да гу изва́дат* [MV,K,285]; 3. 'кога продукти се оставаат на погодно место со цел да ја изгубат влажноста за да може потоа да се користат за храна' ~ *и рибару́т си-изӑрви́л по̣-пӑтут а лсицӑта ско̣кна́ о́т пӑнӑго́нут и си-и-со̣бра́ла ри́бите и си-и-зӑнсе́ла до́ма, и нӑнижа́ла да̣-му-сӑ-су́шӑт* [ВМ (Сар),316]; 4. 'кога устата (на човекот), односно јазикот ја губи влажноста' ~ *чуве́к пуглӑ́ште и ка́ и́ма мӑ́ка, ка́-ј бо́лин, му-сӑсу́ше гӑрӑлто и он пуглӑ́ште* [ПК-2(Грам),91]; 5. 'кога ќе снема вода во река или извор' ~ *уд некулку гудини наприд и јас пӑметӑм, ошӑ блатто летто се сујшише и лјујто дур на реката одиа газиникј* (газејќи)*; тогај крајта блатто пустолци, елбет и друјзте села шо сӑ крајта блатто, садиа пчинички* [МЕ(Р)77] – во текстот среќаваме уште еден пример (од многуте) во кои имаме додаток за место без предлог: **тогај крајта блатто садиа пчинички** (место: 'на крајта уд блатто'); в. **сӑне**.

**сушец** (и: **сушек**) m 'ситен, сув снег' [ИГ,120]; ~ *зăлéдин снéк, сúтни кут прóсини зăрна: слу́ши вăрне сушéц, он шумóле* [ПК,2(Гра),108].

**суши́е*** pf 1. 'соедини, сврзе некои работи со игла и конец' ~ *áма сј-о:-сушúла ѓéбо – уд-урéл нă-бу-дéл, нă-шó лúче!?* [ПК,2(Гăр),205]; 2. 'изготви со шиење некаков вид облека' ~ *сушúх адúн пипирлúа* (светлоцрвен) *фустáн, úч не-мé-ј пу-мирáко* [ПК,2(Гăр),85]; ~ *Димка си е флегла јуф масăр чаршија, [ного си глидала, малце арисала, [малце арисала, жлăта ми камуда, [она је нусила на Митре терзијче, ["Ного ти са мол'ам, кузум баче Митре, [ти да ми сушијиш сакмалија фустан"* [ТГ,204]; ~ *авалăк вúкме кá-ќ му-дáјме пáри нă-чирáко ил' нă-кáлфăта кá ко:-дóнсе кусту́но шо-о-сушиjáл мáјстур-му* [ПК,2(17)]; ~ *"Биз аршин нужици ти да ми гу кројиш, [биз игла и конац да ми гу сошијеш!" – "Еј Димке, Димке, јубава ми Димке, [ама ки те мо-л'ам и јазе за нешто: [ти да ми направиш бела ми пугача, [брашно ти да сејиш сус твојите клепки"* [ТГ,204].

**суши́јн*** adj 'нешто составено со помош на шиење' – сп. објаснување за називот **мăсáл'** (и: **мисал'**) = *ткá:ни кăрпи, тúă сă двé дúпли, сушúјни пу едúн мéтăр. Клáвăт уф нăтре лéп, сăл'áне си нóсăт нă-нúвăта* [ПД,135].

**су́шна** (< **сушина**) f 'место покриено, обезбедно од дожд, од страните може да биде и отворено' ~ *ајăр-что гу-прáвăт зă-гувéта, зă-лéжне, пут-су́шина* [ПК,2(18)]; ~ *су́шина ду-нéкуј súт, пут-стрéјте* [ПК,2(АЌ),91].

**су́шно** adj, n (**су́шно вр'áме**) ~ *на дúн д'áл ут-áвли(ј)áта садúхме бубáк* (памук), *лабунúци – бустáн и пипóне, кормúт, скúлида, пупéрки, патлиџáне, патáти* (компири). *Кугá б'áше су́шно вр'áме нúшто не са-рáждаше* [ДС(Ч),158].

**сфал'у́вăне*** n 'симнување' ~ *сáмо сфéкурут úмăше прáво дă-ă-сфáли нивéстăта. Ќи-ă-фáтише уд-рăкăта и ќи-ă-сфáлише. Кóга ă-сфăл'у́вăше па úмăше идна́ пéсна зă-сфăл'у́вăнето нă-нивéстăта* [ВЕв(Ил),307]– во текстот има уште еден пример за широката употреба на предлогот **од** наместо 'за': **ќи-ă-фáтише уд-рăкăта**.

**сфари́ (сă)** pf 1. 'кога некаква храна се стави на оган за да се приготви за јадење' ~ *фáт'аха да сă см'ắ јат валúту и паш'áта "хúч' бакăру на т'ап'ăту, сф'аш'тá на курин'ó, ни мóж' да сă ступлú билé, óхи да сă сфарú"* [MS,t,55]; ~ *с'éтн'а гу клáвами у тавáта да сă варú; сă сфарú ху́бав'а, сă зăгăстú и гу звáж'дами ут вóгн'у* [MS,t,4]; ~ *и остáна сáс тјах, сáс змијвéте, и седéшја тáм на колúбата, и змиувéте там клáдоха мéсу, да сá сварú, да едáт. И катó са сварú, седнáха да едáт* [V,PM,262]; ~ *стани ми, стани, тенка Ванѓелино! [борна да нацепиш, огин да навалиш, [огин да навалиш, каве да ми свариш, [којна да напојиш, којна да назобиш* [ТГ,177]; – гл. **сфари** го наоѓаме во описот на следново верување: кога околу празникот *Питровдин* (среде лето) на пладне ќе почне воздухот да трепери, се зборува дека тоа е *думан* (пареа) од казанот на Св. Петар. Тогаш обично велат: "*А Свити Питар ка е стакнал* (засилил) *огино, оди да, да таја крава*

*не се сваре"* [ТГ,15]; ~ *ш'ике́р'у и мидо́ ги кла́вами у т'е́нџ'ира́та, ги сва́рими, ја зва́ж'дами т'е́нџ'ира́та сӑс ш'иро́пу* [MS,t,8]. Овде имаме пример за употреба на перфективен глагол во презент: **ги сва́рими,** место 'ги свaруваме'; ~ *ги кира́са пу инó кајвé и пра́в'ат мухабе́т, ч'а́кат да сӑ сфари́ ма́нџ'ата* [MS,t,54]; ~ *нóс, ш'ту гу зва́д'ạхми за пикме́с гу кла́вами у каза́ниту, гу фӑрл'ами и пе́п'ạл н'е́тр'ạ и гу сфа́рими* [MS,t,4]; 2. 'со загревање на *"комиње"* од грозје или други плодови се "вари ракија", во др. говори "се пече" ' ~ *ци́пур'е́ту ш'ту уста́нуват ... ги зва́ж'дами ... и ути́вами на ракаџ'и́јскију каза́н' да сфари́ми раки́ја* [MS,t,4].

**сфат*** m 1. 'родителите на младите што станале сопружници се **сфатуфци** (еден за друг)' ~ *и му р'е́куха: "дубр'ӑ до́јди сфа́ту!"* [MS,-t,78]; ~ *р'е́ч'и еди́најут уртáк: е́да ста́ними сфа́туфци!и́* [MS,t,78]; ~ *све́курут или та́ткуто си бӑкну́вӑт рӑка, кóј е пó-мла́т. Ќи си ла́фӑт. Нóсаа пе́чӑво, ри́ба уф та́ва. Дунсе́а ви́но, рики́а, сӑ густи́а, сӑ пуи́а. Си ричéа "сва́то"* [ИГ,116]; ~ *просикот фати, акалеса сватови и кумови многo, отиде и акалеса и змиата, неговојут господар. Тогас му вел'ат сватовиту на просикот: "ох, зентју, дека зӑ поими сос змиата"* [V,PM,198]; ~ *кинисáа нивја́стата да га закáрат* (однесат) *на́ зетјувите кона́ци. И кату оти́ваа на пӑтјут, Кира Ма́ргу нá ца́рјут му ве́ли: "ца́рју сва́ту, ја́зе пона́прет ки си и́дам, хазирлӑк да чи́нам"* [V,PM,140]; 2. 'гост на свадба' [ПК(Грам)].

**сфа́т'ạ*** f – в. **сфат** ~ *ути́дй дру́гајут бра́т му ка́за сфа́т'ạта: е́до́јди з'е́нт'ут, му да́духми прóск'е́фали́* [MS,t,78]; ~ *ути́шӑл; са́ма би́ла та́а же́нта куту ме́не, мӑжут-и́ не́ бил дóма. "Дубру́тро, сва́ке!" Она ре́кла: "Ут-шó дуде́ка смӑ-сва́тӑве?"* [ВГ(Ѓав),174].

**сф'ạтли́ф** (и: **сф'ӑтна** – истава форма се јавува и за ж. и за м. род; за ова в. во граматичкиот дел) adj 'нешто што светка'; со исто значење: **лӑскаф** [MS,s,101]; в. **светилни**.

**сф'ӑт** (и: **свет**) m 1. 'сета материјална страна што нè окружува (земја, васиона, **свет**)' ~ *"Ки-сӑ-на́јдӑме, рӑче́л, и пóсле ки-прӑдӑлжиш зӑ-дóма". "Дóбро, и́ма ли дру́го?". "Не́ма, рӑче́л, ки-му-ка́јш, а́ку са́ке ца́ро дӑ-тӑ-за́пре, ја́с не́ сум са́мо зӑ-твóјо гра́т дóктур, не́гу сум за це́л све́т"* [ПД,148] – во контекстот се забележува присуството на адверсативниот сврзник **него: не́ сум са́мо зӑ-твóјо гра́т дóктур, не́гу сум за це́л све́т**; овој сврзник отсуствува од македонскиот нормативен израз, но затоа пак се среќава во други словенски јазици; ~ *как беши трапезата пӑлна и неговата кӑшта така ке да е пӑлна дури до век, и кату как трите кандила свитјаха на трапезата, така и твојут брат ки свети на светут дур до век* [V,PM,85]; ~ *гувóри Исус: Не́ и двана́десет са́ата де́нут? Кóј пууди́л на де́нут, не́ си супну́а, óти му си гле́да ви́делот на вóа сфе́т; и ако пуóди не́кој пу нóкја, си сóпка, óти ви́дело не́ма на не́го* [MV,K,-286]; 2. 'луѓе, општество' ~ *един ден и рекла: "мари жену, ки ходам јазе на горбет, белке по дин кисмет излева, да добиа и јазе кату свјатот малко н'ашто"* [V,PM,161]; ~ *излезé да са ше́та по касаба́та, фати́ха траго́фците да гу питат за има́ниту. Кату чу́ха свјатóт*

*за не́говото има́ни, оти́доха до гимиите, гу видо́ха и гу цениха сос це́на ха́рна* [V,PM,14]; ~ *така́ кату чу́ха свја́тот за кӑрпа́чинот, фати́ха на пе́за да гу зе́ват: "то́ј л'а́п не́ма да ја́ди, а́ма кӑшта са́ка да купи"* [V,PM,18]; ~ *Прул'е́тнаха ут Кири́т куту́ пу́јн'е́ пилца́ и ш'ту има́ш'и сф'ӑт пу ра́бута, ш'и́ч'ки си уста́наха пуха́хани* [MS,t,58]; ~ *по дно време имало една жена, штото са беши уженила, та поднош не и родила и млого пожалена ходиши на земјата, зашто нема да остави и тја кату свјатот корин* [V,PM,218]; ~ *на офчарут му паднало грех за змиата, та пушчил стапут, да га искаре* (извади). *Змиата по стапут на офчарут се навиве на шиата на офчарут и му веле: "Ти ме куртулиса от огинут, а сега ез ќи те изедум, зашчо сега такӑф е сфетут –* **чини арно, најди зло**" [ШК,5(429)]; ~ *на бра́та му ве́ли: "зе́ми бра́те араба́та, да и́дими да това́рими каза́но со́с пари́те!". Му ве́ли брат му: "што́ алтӑ́ни ми вре́виш, а бре́ барли́в? Ку́ни си* (молчи) *та́мо, ки на чу́јат сфе́тот!"* [V,PM-124]; 3. 'одделен, ограничен круг на блиски луѓе, познати предмети и сл.' ~ *тва́ , ви́ка, мно́гу про́ста рабо́та. Ква́ ќи-у́мри жна́та, по́ла све́т паднува за мажо́. Или мажо́ ква́-ќи-у́мри за-жна́та. А осо́бно за-мажо́ жна́та, о́ти мажо́ не́ мо́жи да с-испе́ри* [ЛС-(К),120]; 4. изр.: **и он (да) са збрка уф свет** (= да се најде меѓу луѓе, да другарува) ~ *поп, куту секуј поп, му веле: "Не знам оти нема Св. Стујан, ама, ако сакиш дај ми една овца па да ти клам едно име што го пише уф сите калиндаре. Тоа увчар прастанал, дунесуве една овца ц дубијве име Јуван. Увчарут радостин првнијут Св. Јуван си гу прачекуве куту ка треба. И си бил ного радостин, оти и он сӑ збрка уф свет* [ТГ,26]. Заглавниот збор го среќаваме во синтагмата: **нос свјат** – според верувањето: таму каде што се умрените – рај, односно пекол ~ *тогас дјаволот са примени сос уврејската руба, са чини маж, вјахна бӑрзата кон'а, отиде на уврјајката. Кату гу виде уврејката, му вели: "дека ми е манжот?" Тој вели на неа: "на нос свјат гу ожених за мојата жена"* [V,PM,234]; ~ *и му вили́ ... : "да́ј ми ја пе́тала́та и куси́м'о́! ... ја́с ду́р на тузи́ вр'ӑ́м'а ч'а́ках да т'а дука́рам и за си по́да на но́с сф'ӑ́т"* [MS,t,37].

**сф'ӑ́ш'** f 'направа од восок во која има фитил што, кога ќе се запали се користи за осветлување, освен тоа во црквите служи како религиозен реквизит – свеќа' ~ *удо́л на курин'о́ има́ш'и кла́дину ина́ сф'ӑ́ш' да гури́* [MS,t,55]; в. **свешта**.

**сфе́дук** m 'тој што присуствувал кога станало нешто, очевидец' ~ *и музе́ва фло́ринут. – "Ама́н, ве́ле, шо́ са́кӑш зе́вӑј, устӑ́ј-мӑ жи́ва!" Му-гу-зе́ фло́ринут и сӑ-то́кме д-ӑ-зӑко́ле и ва́ мисичи́нта удри́ла. Мисичи́нта удри́ла, не́ма ни́куј у-о́рмӑнут де́ка дӑ-сӑ-пужа́ле. – "Мисичи́но, ве́ле, би́ди сфе́дук ти́!"* [ДК(Бош) 139].

**сфе́сте (сӑ)** pf 'стане свесен' ~ *и же́нта кӑт-шу-ре́чи – та́ка: две́ де́ца су-ѕве́зда и су-мишчи́на. Ле́пи и ро́жца. Ружца́штем му-туру́ва две́ кучини́шта та́. Дур-сӑ-сфе́сте, ва́ка-на́ка* [ДК(Лип),114] – во текстот прави впечаток присуството на архаизмот **леп** 'убав': **ле́пи и ро́жца**; ~ *то́, ко́га о́на би́ла нӑ ре́кӑта, ко́га ӑ-ви́шӑл тӑкфа́ ле́па, па́днӑл*

*нă-ре́кăта нă-крáју. Е, вá гу-пузнáла, а тó нé-ă пóзна. Сă-измéна, знáјш, гóла дéка сă-кăпéше. И му-вéле, кă-гу–вúде тó сéлуто лéпо, кă-сă-сфéсти: "Кóј гу-нăпрáј вó сéло?"* [ДК(Паљ),122].

**сфетен*** adj 'свети' ~ *ричé Гóспот: Кóга ки си дóјди Човéшноу сúн су слáвата нéгува и сúти сфетéни Анг... су нéгу, тóга ки си сéди наврạс трóнјот приславéнио нéгуво* [MV,K,282 ]; ~ *ричé на нéа: Сфéти Дýх ки флéзи на тéб и тó шо ки си рóди ут тéб, Сфетéнио, ки си кáжи Господúново Сúн. И éто и Елисáвет, тфóа руднúна, и óна устанá тéшка за дéти сéа на стáрос* [MV,K,316]; ~ *и рéкạл Ма...: Голéмо и сăрцито ми на Гóспот, оти приглиднá на нáјдóлна измиќáрка нéгова. Ету ут сéга нáка сúти рóди ки ми благосóват, шо ми чинú голéма Гóспот, и сфетéнио нéговото úми* [MV,K,282 ]; ~ *ут грáт Едéсса шо а зéле сфетéнаја рúза Хр...-ува, шо си бришá, да му пуштúл на цáрот шо бéши кéл'оф, да си лекувá* [MV,K,329]; в. **свéти**.

**сфи́ва** impf 1. 'прави нешто да биде свиткано'; 2. 'ја извлекува, ја цеди водата пр. од алишта (т.е. ги *свива*)' [MS,s,101]; в. **свии**.

**сфиéн*** adj 'свиткан' ~ *пýл'ăт у-инăăвлúа пуштéн ину-вóл стáр. Гу-пúтăт тó вóлут: "Елај, мóре вóл! – му вéл'ăт. Вá змúјта јáс ă-извáду уд-óгинут, ă-сéга вúди: сфиéна нă тúлут, сáка дă-ми-гу извáде óкуто"* [ДК(Бош),137].

**сфи́нски*** adj 'нешто од свиња' пр. **сфи́нску м'ăсу** – во с. Сухо, додека во соседното село Висока место **сфин'а** се употребува називот **прáс'ạ** [MS,s,101].

**сфи́рец*** m 'свирач' – в. **сфиркар** ~ *свáтовете ќе-се–собéрạт ф-нéгована кýќа да-ќе-óдạт за мóмạта да-а-зéмạт. Сọ-тăпанут и сọ сфúрците ќе-óдạт. Кá ќе-а-зéвạт мóмạта, ќе-јáдạт, ќе-пúјạт – мáнџи ќе-му-клáдạт да-јáдạт* [ВЕв(Бар),300].

**сфиркáр** m 'човек што свири на инструмент, музикант' [BV,145].

**сфиролче** n, dem. – в. **свирол, сворче** ~ *Господ за да му плате за доброто, шчо му чинил, шчо му оздравел зăбо сос кадешо от тименот, го пушчил во најголемото азно, за си земе какфо сака. А тоа нишчо не сакал друго, а си земал само едно сфиролче* [ШК,5(420) ]; ~ *Лудото зел козите на попо и отишел да ги пасе. Целио ден сос сфиролчето си сфирил и козите цел ден ги разигравал, та останали гладни и никак млеко на попо не набирали* [ШК,5(421)].

**сфит'é** n, bot. (pl. **сфит'áнта**) 'цвет' [MS,s,102].

**сфраги́са*** pf 'стави печат, запечати' (пр. писмо) [BV,146].

**сфр'áд'ạл** m 'нарецкана железна направа која што со вртење отвара дупки на дрво' [MS,s,102].

**сфăршува** impf 1. 'завршува со некоја активност, во случајот со продажба во дуќанот' – в. **свăрши** ~ *Жéнта му вéле: "А бе слýшај, тáа сáка дă-ти-кáже нúшто* (нешто); *сáка дă-сă-снáјде су тéбе, ама нé мóже кăк". Нă-трéтјут дéн му-устáва иднă-кăрпа вăрзáна у-бáсмите унăтре. Е, и зéва тó, сфăршýва, си-óде нăвéчирта* [ДК(Ран)134]; 2. – **(сă)** 'се доаѓа до крај на некој простор' ~ *на угри-слăнца и на зајди-слăнца ут негу има цел ред ридишта и долишта шо се свăршуват уд идна страна су вардарцкото поле ут друга страна*

*су Слајнцата* [ME(P),70]; ~ *селту сă нăогјă нă средин мигју синурут ут угри-слăнцă и ут зăјди-слăнцă; мигју негу и полјту ридиштă и долиштă сă- јзрăмнувăт и кăту рăмнинă, не пузнăјату се спушкăт нă долу. Тукă сă свăршува кăрут и тро пу тро сă зăфајкјă полјту* [ME(P),79].

**сф(ă)ршуван'е** n 1. 'приведување до крај некоја работа' ~ *царут сă-почудил на тоа отгувор и рекол: "Ти си најумниот уф моето царство, а ако сфршиш јоште това, шчо ќи ти речум, ќи те чинам кату син". Момата рекла: "Кажи, царо, шчо ќи кажеш и, ако е за сфршуван'е, ќе се мăчам да го сфăршам"* [ШК,5(423)]; 2. 'доаѓање до крај на некој простор' ~ *Тукă сă свăршува кăрут и тро пу тро сă зăфајкјă полјту. Нă свăршувајнту нă рăмнинтă кăту мегјă мигју неа и полјто сă теглă идна ниска битиви-јă мокрă и заурманенă фаша шо му велјăт Малту блату* [ME(P),79].

**схáрка*** pf 'испокаса' ~ *инó д'ăт'ą гу фáт'ąха, гу бúха, имáха и инó кýч'ą гу схáркаха какси* [MS,t,2].

**схáркува*** impf – в. **схáрка (куч'ату)** [MS,s,102].

**схéдио** n 'скица, план (на објект)' ~ *úмам јáзе едúн брăт на Стăмбол, та он ми писа пúсмо за да му кýпја таквáс еднá кăшта; и сегá ви се мóл'а, да ми дадéти кл'ýчовиту, да úда аф кăштата, да úзвадја едно схéдио от кăштата* [V,PM,18]; ~ *и тóјнака ги земá, отúде, га отвóри кăштата, влезé нéтри самóс, отвóри пенџúрјата, фатú горе да извáжда јурнéк схéдио, да го вúдјат свјатóт, но на негу не му бéши за схéдио дердут* [V,PM,18].

**схрáни** pf 'обезбеди храна, исхрани' ~ *на брáт-му ж'инáта ни имáш'и л'áп за да ги схрáни тајфáта* [MS,t,48].

**счéпкуве** impf 'почнува да се закача, односно да се тепа' [CK,336].

**счукýва** impf 'удира' (во случајот соборува од дрвото плодови) ~ *"јáс тáка нé-сă вéрвăм нă-вáс. Вúа ќ-и-субéрте, ќи-бéгăте. Дек ќи-вă-стúгнăм јáска?" – "Е, шó дă-прáјме?" – "Сăте зă-пáшките ќи-вă-вăрзăм зă-крýшта, кă ќи-сă-ýрвăм, ќ-и-дéлиме". Тúа кăндисáле. И счукýва, и бéре вá* [ДК(Лип),118].

**сă** (3 л. мн. од **сум**) ~ *бăли трú брáт'а сирумáси, н'ă-сă им'ă ли рáбута* [MS,t,78]; ~ *му вилú: "амáн, кóлку ш'ту úма за ти ги дáм, сид'ă да ми кáж'иш' ш'тó сă т'ăс лáфуви!"* [MS,t,41] ~ *ја виж'дат фóтуграфúјата тáм и т'ă вил'áт: "мúлата сфитá Бугурдúца ... ја сă курдúсали и на врăх клáјąнцу"* [MS,t,25] – во врска со редот на зборовите: кратката заменка доаѓа пред формата на помошниот глагол: **ја сă курдисáли** (место: 'сă ја курдисали').

**сă** (1. л. едн. од гл. 'сум') – скратена форма од **сам** ~ *фáти да сă см'ăј з'éнт'у: "ш'тó м'ą пúташ' , ут ш'тó сóј-сă?"* ; ~ *гу пúта тóј: "кутрú си ти?" – "јá-сă Алéксандрус! тú кутрú си?"* [MS-t,59]; ~ *л'у за дóј да т'ą упáда... јáсă кадúја, јáз за т'ą курталúсам т'éб'ą* [MS,t,56]; ~ *гу пúта: "уд'é си ти? ут кутрú манастúр?" "ја-сă утóс манастúр! утúдух на перивóл'у за да субéра смóкфи"* [MSt,45] – во заменската форма **кутрú** имаме словенски архаизам со прекинати изоглоси; сп. во рус. јазик; ~ *јас да т'ą враза тýка да сă саалáм, óти за*

*м'ă ч'ákaш'* [MS,t,77]; ~ *ги з'éвам хумóтиту, ја з'éвам кр'ăпката, гу з'éвам и крусно́ту, субúрам и масýр'ạ да-сă (дасă* - во текстот) *гóтуф* [MS,t,7]; ~ *му вилú: "н'é м'ạ прáите кабýл ... да дóјда тóс в'éч'ăр у вáм ... зирúм сă мóкра ут дăш'"* [MS,t,80]; ~ *утúдуха, пúтаха: "тó ч'ýка на пóртата?" "јác сă идúн ѓеч'кинџ'úја, м'ạ ни ш'т'éти тóс в'éч'ер...?"* [MS,t,15] – во текстот имаме несоодветна линеаризација: глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: **м'ạ ни ш'т'éти тóс в'éч'ер;** 2. се среќава и формата: **су** (< сум) ~ *му вилú: "јá-су Ѓóрги! ш'ó прáиш'? кáк-си?"* [MS,t,86]; 3. изр.: **сýм на двá ýма** (= се колебам, не знам како да постапам) [СК,336].

**сă** pron (кратка заменска форма – наместо 'си') ~ *му вилú: "јá сă устáв'ạх гудинúцата на с'éлуту и имáх р'éч'ину да м'ạ ч'áка"* [MS,-t,19].

**сăба** f 'шестиот ден во неделата – сабота' [ПД,113]; и: **сýбота** (црковнословенизам); сп.: **вéл сýбота** 'празник, сабота непосредно пред Велигден' ~ *тогас сиромахот га зема кутиата и си отиде на дома му аф вел субота вечерот и вели на жената му: "е, мари жену, немој имаш гајле! Едно нешту, што добих, да гу видиш, да са почудиш"* [V,PM,114] – во називот **вéл сýбота,** освен веќе споменатата фонетска, се забележува и морфолошка посебност – нарушена конгруенција: атрибутот во машки, а именката во ж. род; во Гевгелиско освен *Вели (Вилика) Сăбута* има и *Митровска сăбута, Крстовска сăбута, Лазарува сăбута, Тодурува сăбута, Бела сăбута* (саботата пред Ѓурѓовден); во истата регија за имињата на деновите, освен познатите има и др. називи, така за **сăбута – глава мијајне**, за недела – **уф црква удејне** [ТГ,9]; веројатно соседството со билабијалното **'б'**, уште и блиската реализација на неакцентираните **'о'** и **'у'** придонесле да се установи и формата **собота**: ~ *ричé на нéго бóлниот: Афéндо дýр да си óдам јас, друѓ при мéне слéгạл. Вéли на нéго Исус: Стáне си, крéни си носúлото, да óди си. И на тóа чáс сạ лекувá човéкот; ... Ма бéши сóбота на тáа дéн* [MV,K,255]. В о Солунско се јавува со назален призвук: **сăмбута** [MS,s,105]; ~ *у сăмбутạ жéнăтạ утúвạт нạ пирạнé* [ПсС(З),67]; за празникот *Вилика Сăбута* го имаме следниов опис: многу рано, на полноќ се оди в црква; тогаш се погребува *Исус Ристос,* верниците со свеќа в рака и со црквени реквизити, заедно со свештеникот, се движат околу црквата. Тогаш жените запалуваат свеќи на гробовите на своите блиски и кинат млади гранчиња од *миндал* (бадем) што ги чуваат и подоцна, откако ќе се исушат ги толчат и со малу зејтин ги ставаат на рани [ТГ,59].

**Сăбуцко** top. 'населба во Мегленско' ~ *óдăт у-Сăбуцко нạ-кăдúјта, мувéл'ăт: "Кạдú, тăкá и тăкá, вó ќý-пут и-пóлн пáри, тáтку-ни устáви клéтва зạ-дạ-н-гу-дéлиш тú. Нúе дạ-си-гу-дéл'не дạ-н-сạ-скáрне"* [В М(Зб),321].

**сăд** m 1.'институција каде што се решаваат судски спорови', в. **сăдо-виште** ~ *му вéли зéт му: "е, дјáдо, ке да дóјди врјáме, нúкаква рáбота нé ки да се глéда по сăдове, чá ке да бúдат човéците кату мајмýни, едúн назáд ке да úди, дрýг напрéт, по сăдовету да си сăдјат"* [V,PM,114];

2. 'чинот на судење' ~ *ви́ка: "Ти́, ви́ка, у́три сăд ḱ-би́ди и те́б ḱ-т-ослобо́ди фарао́но, и ḱи-ти-сло́жи на-и́сто м'а́сто, на-слу́жба", каква́ слу́жба има́л* [ЛС(К),112] – в. **сăдба**; 3. изр.: **ḱи тă дáам пут сăд** (= ḱе те тужам) ~ *Дă утво́риш ку́ḱа. Да си до́е чуве́кут на рăчо́к, на вичéра. Не́ те́-ј гнăс Ḱи тă да́ам пут сăд* [ИГ,120]; **ḱ излéзат на сăт** (= ḱе се судат) ~ *и о́ни по́зиф о́ти у́тр ḱ излéзат на сăт.. И о́дат ка́о дане́ска, на-о́цата му-кажу́ват работа́та: "Утр излéвами на сăт"* [ЛС(К),112].

**сăди*** (и: **сăнде**) impf 1. 'води судски спор против некого' ~ *така́ Кулу́ф оти́де на кади́ата, му вели́, ка́к са чини не́говата ра́бота, и тој ги викна́ они́а двата цифаирции, да ги сăди. Но они му да́ли мло́гу драгоце́ни ка́мина на кадиата, та кри́во са сăдиха* [V,PM,8]; ~ *тогас то́ј му ве́ли: "а́јде ма́хни се ут ту́ка, барли́в чове́к! Де́ка ти сам виде́л јазе те́бика? немо́ј са чи́ни безу́мен". Тога́с то́ј му ре́чи:"ке ти зака́рам на сăдовиштету, ке ти сăдем"* [V,PM,8]; ~ *ве́ли: "ама́н, зми́ју, ја́зе ти чини́х на тебика ха́рно, ти куртули́сах от смерта́, та ти́нака сега́ са́каш да ми изја́диш, о́стави ми да и́дими да си сăдими"* [V,PM,138]; ~ *му ве́ли зе́т му: "е, дја́до, ке да до́јди врја́ме, ни́каква ра́бота не́ ки да се гле́да по сăдовету да си сăдјат"* [V,PM,114]; во некои материјали од "Зборникот" на Верковиќ среќаваме остатоци од назалниот изговор: ~ *кога гледат сиромах карпачин, от права страна малкото дете от три дана (?) чибук пие, сăнба сăнде, крал'у диван му стои* [V,PM,244]; освен тоа во случајот што следува за големата носовка се јавува рефлекс **'о'** : **да го сонди**, веројатно од 'сунди' – црквенословенизам ~ *отиде траговецот на пашата. Пуснал пашата суварие, го земаха н'амојут от ханот, фати пашата да го сонди. Он пак што си знаи: "Наистина" и "хубае". Един суварија го и познал н'амојут* [V,PM,-178]; ~ *и владиката си разеди и му рече: "ами тинака, кога сакаши да си сăндиш, требуваши по-напрет да дојдиш на меника "* [V,PM,70]; 2. 'носи оценки за некоја личност, односно за неговите постапки' ~ *и на со́бота чи́ните суне́т на чове́кот, да не́ са расипи М...ута но́мото, на ме́н кăскандисате, шо и прави́х здра́в чове́к уф субо́та? Ним на кри́во сăдити, туку́ на пра́во да сăдити* [MV,K,256]; 3. 'заповеда' ~ *името на момчето било Дефа, което значи чисто, от мајка не родено. На момата името не се знае. Дефа станал пăрв крал на земета, и дур да се наплодет л'удето, сăдил на пилетата и на ж'увините. Родил шеесет сина и триесте керки* [V,PM,266]; 4. – **(си)** 'се соочи' ~ *тогас царјут не можа инак да чини, извади од сандукот, му наброи тристате алтăни, му даде зарди правината, што му каза, и право што си сăндиха сос царјут* [V,PM,211]; 5. 'критикува, напаѓа некого' (назалниот изговор е регистриран и кај Малецки: – **сăнди**) [MS,s,105].

**сăди́ја*** m 'тој што суди, судија' ~ *"Ајди, ви́ка, е́ла, че́ками". " Е, и́мах ма́лку работа́, ви́ка, а́с". Сади́ата та́м му акăло. Му ви́ка: "Шо́, ви́ка, вари́л си чни́ца, па оде́л-си да-га с'а́јш"* [ЛС(К),123]; ~ *то́ј изо́рал, о́д до́ма, си смни́л ḱу́рко, тога́ но́сили*

*бáстуни на-ракáта, тóј вúдн чов'áк óди на-сӑт. А сӑдúјата го-пúта на-курúро: "Го-најдé?" "Нé го најдéх"* [ЛС(К),123].

**сӑдник** m 'во текстот митолошко суштество, самовила' ~ *човекот, ка чул, отишел, направил от смоква една паида и а клал спроти Бӑдник на това место. Ка отишел на ѕастрата, гледа фатен во паидата един сӑдник, уловениот сӑдник бил малечката самовила* [ШГ,5(406)].

**сӑдовиште*** n 'институција каде што се решаваат судски спорови, суд' ~ *тогас тóј му вéли: "áјде мáхни се ут тýка, барлúв човéк! Дéка ти сам видéл јазе тéбика? немóј са чúни безýмен". Тогáс тóј му рéчи:"ке ти закáрам на сӑдовиштету, ке ти сӑдем"* [V,PM,8]; в. **сӑндба**.

**сӑжуви*** pf 'оживе' (тој што бил мртов) – се разбира во приказна ~ *Т'á утвáр'ала и зӑтвáр'ала сúчки врáти, нúјде нúшту ни-нӑшлá. Најсéтне, кӑтó стúгнӑла ду-сéтнӑта стáја вид'ала умр'ал мáш. На книгáтӑ бúло нӑпúсӑна... Агá јаисчéла, умр'áлија мáш са-сӑжувúл и стáнал* [ВД(ГБ),330].

**сӑип** m 'заштитник, стопан' ~ *дӑ ки дојде нешту ду негуву селу д-испадна сӑип и дӑ-му-ј исчувӑ интересите нӑ бегут, он му гу берӑ акут нӑ негу; он пулјӑ зӑ кукјите дӑ сӑ ув ред, кӑдӑ-ј ногу семиту там гу скусувӑ, кӑдӑ-ј малцӑ там гу качувӑ* [МЕ(Р),90];~ *ки ти удберӑ баштӑ снопувӑ дӑ ти удрӑ некулку килӑ кусу или на јукјуматут ки ти нӑправӑ некуј кедӑр или кој ки кундисӑт ув селту некуј Турци и ки фатӑт дӑ ти правӑт зулум не испагјӑ сӑип* [МЕ(Р),90].

**сӑúр** m 1. 'народен собир, со веселба, обично се прави за некој празник – панаѓур'; ~ *и си удúле тáткови му кáта гудúна на Јерусалúм на прáзник Вилидéнц'ко. Да кá си чинú дванáдесет годúни си утидóа на Је... кату адéтут на прáзникут. Кá си сварешúл сиúрот, да ки стáнат ки си удéле, дéтито Исус устанá на Јерусалúм* [MV,K,308]; ~ *тӑрпéза сӑ-искóвни штúци, кут мáса, нӑ-двóро, зӑ-нóго гóсте нӑрéдни ус-јӑднúци; зӑ-свáдба, зӑ-кӑрштéнка, зӑ-сӑúр, зӑ-тӑквú рӑбóти* [ПК,2(Крец),117]; 2. изр.: **сӑир си гледе** (= кога во мачна ситуација не реагира тој што е во близина) ~ *чувéко сӑ-мӑче, óни сӑл сӑúр си глéдат* [ПК,2(Крец),108].

**сӑ́ј** m 'вистина' ~ *сӑ́ј éј, и áс тӑ чýх кá кажá;* сп. уште: *сӑ́ј ле-ј шо ми кажýвиш?* (= вистина ли е тоа што ми зборуваш?) [ПК,2(Ал),108]; ~ *нéкуј шо прáве лóшо нӑ-дрýк, лóшо нӑ-нéго му-сӑ-вӑрúне, сӑ-врӑ́ште, нӑ-сӑ́ј сӑ-врӑ́ште* [ПК,2(Гӑр),155].

**Сӑјбúцки Лувúшта** top. 'месност покрај брегот на Дојранското Езеро, каде што имало **лувúшта** = рибарски колиби (сп. **сӑјбúи** = сопственик) [ПД,135].

**сӑјвáн** m 'подслон, навес' [СК,336].

**сӑјдúсуве*** impf 'почитува' ~ *тóо стáрјо нóго о-сӑјдúсуват сúнуфците* [ПК,2(Грам),101].

**сӑјмéнин** m – в. **сијмéн*** ~ *ее, ӑдúн úмше сӑјмéнин, јóк до· чúне, сè шéтше пу-рéкта. Ас нусúх лéп, ќимјо-дáӑт: áјде вӑрвум áска, нéма шó. Стрáх, нé стрáх* [ВК(Мал),290].

**сӑк** m 'глужд на дрво, место од каде што се појавува гранка' ~ *нóго-ј сӑклúво тóо дӑрво, ич нé сӑ-рӑбóте, пӑ́лно-ј сӑ́куве* Ним; со исто значење и **вӑзӑл** ~ *нé мóж до·-рӑсцéпум дӑрвуто, нóго-ј вӑзл'áво* Гӑр **[ПК,2(108)]**. Зборов во јужните

села кон Солунско се јавува со зачуван назализам: **сăнк** и **вăнѕил** [MS,s,105]. Во РМЈ за **односниов назив** ги среќаваме следниве значења: 1. 'мрежа за фаќање риби'; 2. 'торба за на пазар', меѓутоа во повеќе словенски јазици лексемата се јавува со значење слично или исто како во односниве дијалекти: 'вејка' или 'глужд'; сп. рус. **сук**, чеш. **suk**. Од истиот корен е и лексемата **сăчки** (= суви прачки).

**сăклéт** m 'нервоза, внатрешен притисок' [СК,337]; ~ *прăвниот му ричé на нéгу: А купúх нúва, и úмам сăклéт, сáкам да си óдам да гу вúдам; ти си мóл'ам ни ми чикáјте* [MV,K,278]; ~ *уд-жишкá-фта сăклéт мă-фáште, нé мóжум дạ-спúм* [ПК,2(Гăр),108].

**сăклúво (дăрво)** adj, n 'дрво со многу глуждови' – во говорот: *сăкове* (тешко се цепе) [ПД,124].

**сăклитлúф** adj 'нервозен' ~ *нóго сăклитлúф фạтих дă-стạнýвум* [ПК,2(Гăр),108].

**сăкретна игла** ['игла што се затвора, безопасна' [ПК,2(108)].

**сăкăзлúа мạлóка** f, bot. ~ *тáа-ј кúтка, цăфте бéло, рóзуво, цăрвéно, кут-тиминýга-ј, сă-лóзе* [ПК,2 (Гăр),108].

**сăкăлдúсува (сă)*** impf 'се нервира, се измачува душевно' – в. **сакалдúса (се)** [ВК,154]; ~ *гу-зăбурвúла сáпуну нă-идну кáмен и дóшле чáфки и му гу кринáле. Жéнăта фăтúла дă-тýфка: "Тýф-тýф! Шó ни сăстóри, ни-устăнáја пл'áчките нé-испрáни". Тугá бụăта му-рéкăл нă-жéнă-му: "Де бре, жéно! Нé-сă сăкăлдúсфăј тóлку"* [ДК(Деб)155]; ~ *бна шéте, прáве, си-глéде кéјфут, ич нé дáве пéт пáри, а мăжó-ј сă-сăкăлдúсуве, сă-кóсе, пýке уд-мăки* [ПК,2(Гăр),197].

**сăкăнтиа** f 'нужда, оскудица' ~ *Гóце бúл уф гулéма сăкăнтúа* [СК,336].

**сăкắс** m 'мастика што ја цвакаат децата' ~ (освен купечки) *сăкắс прáвăхме и ут-кóрăно нă-млéчкạта. Уткóрно ќи-извáдиш аднó цăрнчко, ќо-исчýкиш ус-кáмин и ќи-му-турýвиш сè вóда дудéк сă-измúи, дă-стáне бéло. А пạ тóо, шó-ј асăл сăкắс, тóо шо о-клáват уф-мạстúкта, óн еј кут тупчúна, кут-тимéно-ј, сáмо-ј пóжăлтичко* [ПК,2(АЌ),109].

**сăлáта (уд лýк)** f 'чорбесто јадење со лук и оцет' (Ник) ~ *дујрăнчáне вúкăт* **тăртóр** [ПД,119].

**сắлзе** impf 'кога некоја течност тече капка по капка' [ПД,129].

**сăлѕа** f 'капка од безбојната течност што се излачува од очните злезди обично кога плачеме' ~ *Учúтлкáтạ ударú-мạ пу-главáтạ сạс днó стáпче и мạ застáнạ уф-ќошéто. Заплáшин от-ýдạрọ, сạс сăлѕи пọ-лúцтọ прстạ нáх да пуштýвạм* [ДС(Ч),160].

**Сăлúита** top. 'порано така се именувало пазариштето во Дојран' (= згодно место) [ПД,135].

**Сăлицкăта Чешма** top. 'чешма на пазариштето во Дојран', в. **Сăлúита** [ПД,135].

**сăлмáн** m, zool. 'глиста' ~ *алúс сăлмáн се-ј чинúл уд-инáт, нé о-глéјш* [ПК,2(Грам),109].

**сăмбутéрник** m ~ *сăмбутéрник вилúми нạ тус чувăк шту сạ и рудúл нạ вéл-сăмбута и вúждạ вạмпúрину* [ПсС(3)67].

**сắмне** n 1. 'сомнеж'; 2. изр.: **мă-клăдé пуд-сắмне** (= почнав да се сомневам) [ПК,2(АЌ),109].

**сắмне (се)** impf 'се сомнева' ~ *óн сăмне уф-вáска* [ПК,2(АЌ),109].

**сắмне*** pf 'се раздени' ~ *и цăрја поминăл нази нăш фаф ходаéта и*

*отри́нта́, кога́ са̏мнало, попи́тал ха́(н)жи́ата, ко́лку му пра́ви харчта́, а пак то́ј му ка́зова: "За и́ме Бо́гово, пари́ не зи́мам"* [V,PM,-255]; ~ *зна́чи уд-Бо́га то: шо́-ј, ки би́де. Е, си-устăна́ла о́на, мо́ра. Гу-гле́де та́мка чуве́ко, шо́ ки-му-гле́де, че́ка да са̏мне, дă-сă-испа̏лнат читири́јсе де́на, дру́го, шо́ ки му-гле́де нă-у́мрăн чуве́к* [ПД,164]; ~ *сетне, като т'а заспала, изл'ал от сăндăко, зел хи гердано и пак си влезал в сăндăко. Утринта като сăмнало, дошла бабата с един грăбоносник и си дигнала пак сăндăко* [V,PM,281]; ~ *и тузи́ си ре́коха и зе́ха ка́мене станови́ти та фа̏рлеха по не́к, за да гу́ отре́пат! И си ре́куха миждо тјах: "Сти́га ве́јке ка́мене да фа̏рлеме". И то́ј това́ като гле́дащја от дăрво́то, тре́ски го тре́сја́ха. И там приспа́ ду́р да са̏мне* [V,PM,263].

**Сăмну́л'ка** f 'ѕвезда што се појавува рано наутро, Деница' (сп. гл. **сăмне)** [**ПК**,2(9)]; ~ *Сăмну́л'ката па́ нă-спрăвари́, задуцне́ме* (АЌ). Сп. уште: *Сăмну́л'кăта-ј сăба́јлин, ра́но, вижда́л сум-га. И уф-ики́ндиа не́кош, ус-михчи́нта сто́о* (Грам) [**ПК,2(109)**].

**сăмсăле́** n 'група луѓе поврзани роднински' ~ *ади́н со́ј, а́јн сăмсăле́ ви́киме нă-чуве́цте уд две́, три́, шти́ри ка̏шти* (роднини) [ПК,2-(Грам),244]; во Дојран: ~ *еди́н сăмсăле́т сме или е́јн со́ј сме* [ПД,117].

**сăмăке́ла** f, zool. 'птица чучулига' [СК,337].

**сăмăто́к** m 'јајцето што многу време стои во гнездото на кокошката, како полог (тоа јајце не може да се употреби, расипано е) [СК,337].

**сăндба*** f 1. 'институција каде што се судат луѓето' – в. **сăдовиште** и **сăд** ~ *и т'а фатила, гу запал'ува ханот, гу изгорјала. Утрината дојде ханџиата на ханот. Што да види? Пепел са чини ханот. Тогас си закачи сос неа да си кара, хем ја теглиши на сăндбата* [V,PM,208]; 2. 'чинот кога се судат'; в. **са̏ндини'** ~ *кога гледат сиромах карпачин, от права страна малкото дете от три дана (?) чибук пие, сăнба сăнде, крал'у диван му́ стои* [V,PM,244] – во контекстот е присутен архаизмот: **права (страна)** = десна (страна) – сп. во рус. јазик; ~ *до ко́га ки ви но́сат на ва́с на со́бур и на са̏дба и на пуве́лити, да не си у́мити ка́к и шо ки удгуво́рити, или шт'о да ре́чити; оти Сфе́ти Ду́х ки ви ка́жи* [MV,K,298]; ~ *ириче́ Го́спот на Учени́цити не́гови: Да си чу́ате ут сфе́тут, оти ки кре́нат ра̏цити навра́с ва́с, и ки ви тра̏чкат, и ки ви но́сат на са̏дбити* [MV,K,317].

**са̏ндини** n 'судска расправа, судење' [MS,s,105]; ~ *тогас си закачи сос неа да си кара, хем ја теглиши на сăндбата. Т'а му и рекла на ханџиата: "јазе, побратими немам времја за сăндени, си имам пăнт динеска"* [V,PM,208]; ~ *"В че́кат, ви́ка на са̏до. Да до́јдиш, ви́ка, да по́чнат са̏дн'е́то". "Еми, ја́ ви́ка, гле́даш, о́шт два́ па̏та, три, ќи-завăртам, и́дам. Н'а́ма да о́д половина са́ат, ќи-до́јдам"* [ЛС-(К),133].

**сăнди́син*** adj 'измалтретиран од агресивноста на другиот' ~ *па́ ли и́де? Ама́н ут-то́о чуве́к сăнди́сна сум* [ПК,2(Гăр),197].

**сăндăрди́се (и: сăнди́се)** pf 1.'измачи, досади' ~ *ти́ пă мă-сăндиса́ га́аре,*

*сѐ ви́киш, сѐ сă-ка́риш* [ПК,2(109)]; ~ *то́о сту́т нă-сăндăрдиса́, нă-мо́јш дă-сă-пуја́виш;* ~ *најде един јунак на една рјака, си отвори устата му, сичката вода ја испива. Кату сториха здраво-живо, чамурџиата му вели на него: "ама јунак си олан". И тој му вели: "што ми велиш мене јунак? јунак и бил чамурџиов син, што сандирдиса на дјун'а ѓузели братјата"* [V,PM,233]; 2. – **(сă)** ~ *сă-сăндăрдиса́х до́ма сиде́јќи* [ПК,2(109)].

**сăндăрди́суве** impf 'измачува' [ПД,-134]; в. **сăндăрди́се**.

**сắне** impf 'се суши' ~ *сắне тит'у́но, не́што дру́го сắне* [ПД,130]; и: **сăхне** ~ *тамам дошол агос* (место август), *фанала да сăхне тикфата и се оплакувала на тополата: "Главата ме боли". И така тикфата фанала от ден на ден да сăхне и иссăхнала* [ШС,5(409)];~ *Да на пăнтјут, каде са вăрнуваши, на една страшна гора, му беха изл'али едни харамие: сакаха да му земат парите. Кату простријаха рăнците да го фатјат, на харамиите му беха сăхнали рăнците* [V,PM,180]; ~ *тогај го зева нас дјун'а ѓузели от рăнката, го изваѓа вунка на сухо и мо вели: "ти што ми позна мене и ме раздели от арапката, ету пуштам веке водата на касабата да тече кату напрет* (порано) *и е биде да не сăхни"* [V,PM,162] – предлогот **от** во овие говори има широка употреба, во контекстот се јавува наместо 'за': **го зева нас дјун'а ѓузели от рăнката;** в . **сắхнува**.

**сăнко́** n 'стебленце од житно растение' ~ *рăштá си пу́сна сăнко́* [ПсС-(З),67].

**сắноș** adv 'во текот на сета ноќ' ~ *утриде́н што́м . са-разде́ни, сн'а́го прста́на да ве́е. Та́тко и чи́чко оти́доха да ги ба́рат. Арно а́ма сн'а́го што па́даше сắнош ди́рите и потру́пал* [ДС(Ч),165].

**сăнт** (и: **сăт**) m 'направа во која најчесто се става течност – сад, посатка'; садовите обично биле од бакар и затоа ги викаат и **бакарлăк** [MS,s,105]; ~ *бри́шка: кắрпа зă-ми́јне сắдуве, не́куј и ви́кат мија́л'ка* [ПК,2(АЌ),24]; ~ *мắја* (мијам) *сắндувиту* [ПсС(З),64]; ~ *ничи́стă сắндуви* [ПсС(З),67] – во двата случаи има остатоци од назалниот изговор (примерите се од Солунско); ~ *та́мо најде́ една́ мра́фкана* (пишува: 'мрафка на' – печатна грешка) *ду́пка; фати́, га раскопа́ ма́лко она́ја ду́пка, пот не́а најде́ самови́лцки кона́ци. Си укачи́ го́ри, најде́ неизмете́ну. Она фати́, поме́ти, изчи́сти; најде́ сắдови неуми́ени, тја́нака ги изми́, ги исчини́ и са искри́* [V,PM,132]; ~ *ра́клата-ј кут-сăндắк, кулку ма́ста-ј, и́ма две́ вра́тички. Уф-н'а́а си-ј-чу́вăхме сắдуфто и ле́бо* [ПК,2-(АЌ),97]; ~ *сắдăве: ут прắс* (земја) *шо сă* – **бил'уре**, *уд чинго – башка, и* **пијата** (од порцелан) [ИГ,120].

**сăнчка** (и: **сăчка**) f 'гранка, обично сува' ~ *дојде врјаме, си нарастоха, и момите хождаха да берат зели и за сăнчки. И тој барабар сос них отиваши да ги чува* [V,PM,103]; ~ *ка́-ќ сă-нăтува́риш на-гắрбо сắчки, ил' па се́но, то́-ј увижа́лник* (или *уве́шка)* [ПК,2(Мут),119]; ~ *прắстăпу́л'ка сă-пра́ве ка́ заóдуве де́тинцто, но́јсто му-ј-вăрѕу́ват усцăрве́н ко́ниц, гу-тува́руват сắчки, се́тне ус-бăлти́а гу-се́чат ко́нцо* [ПК,2(Грам),90]; ~ *тије, като чикале, чикале да дојде, отишел един од них, и като го* (пишува: 'фо')

*видел во реката, му рекал: "Шчо правиш побратиме, тука?". Тоги нашарил и рекал: "Ќ-о дигнам теја место да тече ис тука". Дивиот човек рекал: "Остави, остави". И после го пратиле за сăчки* [ШД,5(436)]; и: **синчка** - (замената на големата носовка освен со '**ăн**' и со '**ин**' ја забележил и П. Лавров во студијата "Опис на говорот" од Зборникот на Верковиќ (с. 298) ~ *и кога дошла ламјата, сос млогу гнев фати да гу бие сос синчките: читаиши ошти да е тој нетри на врекито, не знаиши, ча Половингăзју пак чини марифет* [V,PM,-104] – прави впечаток лексичкиот архаизам **читаиши** (мислеше) – сп. во рус. јазик; ~ *тогас ламјата изл'ази, гу варза на едно вреки нетри и гу обесил нетри на кăштата аф гриндата, та она отиде да сечи синчка от баиро, да гу бие* [V,PM,104]; – во текстот среќаваме несоодветна употреба на предлозите: '**на**' место 'во': **гу варза на едно вреки**; уште '**аф**' (во) место 'за': **гу обесил аф гриндата**.

**сăнăр** m 1. 'граница, меѓа' [MS,s,-100]; односно 'простор со одредени граници' ~ *си разеди каде кон'у и му вели: "куни си, кон, да спиам сос рахат! Мајдон ки дојди да ти земи? Му дражи на негу да стăпни аф мoју сăнăр?"* [V,PM,74]; ~ *му рече на татко му: "тати, јазика сакам да ида да си шетам твојта земја, да видам, дурде даржи сăнăрот"* [V,PM,51] – во текстот среќаваме пример за беспредлошки додаток за место: **да си шетам твојта земја;** во наредната реченица истата посебност се повторува: ~ *му вели: "синку, харну сакаш да си шеташ сăнăрот"* – на редакторот на **Зборникот** на Верковиќ оваа особина на западните и на јужните мак. говори не му била позната и во фуснота ја објаснува како превид; ~ *бре нивесто црна-јока! [нимо оди рано вонка, [не са гледа санăр меѓа, [санăр меѓа, црна веѓа* [ТГ,54]; и: **синур** ~ *тăка нă зăјди-слăнцă ут пустолкјут синур имă иден сув нă суво време пăрој таја му велјăт Киркалцката река, прути имиту на селту, пу синурут на шо му течă* [МЕ(Р),79]; ~ *на планијнте се наогјат читири старовремцки градишта; тија читири градишта шо сă пулјат туку речи сăта ут Постол сă: Солун, на угри-слăнца, он ут-селто не, ама ут пустолцкјут синур можа да са вида, на југ Бер; на југ и тро на зајди-слăнца Негуш и на зајди-слăнца Воден и Пазар* [МЕ(Р),72]; 2. 'крај, зглавник' (на нива) [ЛС(К),95]; 3. top. **Санăр Баши** [ПД,135] (= голема, главна меѓа) во реонот на Агова Махала, Серско [ЛИ,Ми…187]; **Сăнăрцка Кăпи́и** 'месност во Езерото (Дојранско), таму зимно време се собираат рибите' (**кăпии** = врата, премин меѓу 2 месности, на граница) [ПД,135].

**сăпика́суве** impf 'забележува нешто, случајно'…

**сăрбугăзи́ца** f, bot. 'шипинка' (растение и плод) [ПК,2(Гăр),109]; ~ *тó-ј шипка, ут-тиă ди́вите трăндáфиле* [ПД,124].

**сăрди (с)** impf 'се лути (потајно), се нервира' [ЛС(К),94].

**сăрдисе*** pf 'нападне од заседа' ~ *де́до Ми́тре, се́тне кажу́јвше: имáло не́куј Стóјче и брáт-му нă-Гóце Де́лчув – Милáн. Они сă-би́ли уф-не́ка: нáша ни́ва, уф-не́ка рăш. Ни́вăта сă-викáла Ти́нгувица. А скéро дујде́л, сăрдисáл се́лто* [ПК,2-(Ним),274]; ~ *и áјде испăднáа ку-ми́тто слубóдни, пучнáа дă-кóл'ат Ту́рци, дă-фáштăт Ту́рци. Сăрди́-*

*сăт сéлто, тúă шó сă пó-ајл'акчúј нéќуј, óт гу-сăрдúсăт тýрцкуто сéло* [ПК,2(Мор),217]; ~ *дујдéл нéкуј кумúтин, сăрдúсе сéлто, фáште Тýрцте, ги-зăтвóре уф-џáмúта и фăрле двé-трú бóмби; фáте жéнте су сè дéцта ф-нéкаа плéмна, слáма турýват и напрăскуват гáзја; и запáл'ат* [ПК,2(Мор),218] – во двата (последни) текста имаме присуство на перефктивен презент што не се среќава во македонскиот стандард: **óт гу-сăрдúсăт тýрцкуто сéло; фáте жéнте... и запáл'ат**.

**сăрмáн** m 'тој што сака многу да јаде, лаком' [ЛС(К),94].

**сăрна** f, zool. Cernus capreolus 'шумско, тревопасно животно, од иста фамилија како и елените' ~ *тáм гл'éндаш'и, имáш'и и инá сăрна у куџ'áку* [MS,t,19].

**сăртче** n, dem. од **сăрт** 'мал рид подигнато место' ~ *Шó ки-нăпрáват? Уддéле пукрăј мóрто, ки-лéжат нă-нéко сăртче тăкá. Нéго ќо* (< ќе го)*-тýрăт уткăде мóрто, ут-тáа стрáна. Кá ки-зáспе он, ќо-тăркáл'ăт уф-мóрто, да сăуткúнат уд-нéго* [ПД,163].

**сăрфóш** m 'веселник, пијаница' ~ *нóго сăрфóш мăш úма, затóо н'а бúве чувéќ* [ПК,2(Гăр),109].

**сăрче** n 1. 'стакло' ~ *там наградила едни сарајă, на котри доварето били от голо злато, потонето от сăрче, и на сјакă камаркă светил златен свешник* [V,PM,285]; и: **сăрчá**: ~ *мúсăта* (бокал) *мóж дé-ј ут-џúнго, ут-прăс гликóсăна, мóж де-ј ут-сăрчá и ут-пăрцулáн* [ПК,2(АЌ),73]; 2. 'парче стакло' ~ *му рекла: "Иди направи един сăндăк толек, штото да можеш внетре в нег да стоиш прав, на средăта да кладеш едно сăрче колко једно око, извнетре да сă закл'уча"* [V,PM,280]; ~ *кá ми сé-ј надýла нóкта, дур мă-уфтрисýве, ми-флизé адна сăрчá* [ПК,2-(Гăр),110]; 3. изр.: **лúцто и-éј сăрчá** (се кажува за негувано лице) [ПК-2(Гăр),110].

**сăрчáн** m 'пређата што како целост ќе се извлече од вретеното' [ПД,118].

**сăрчéн*** adj 'нешто направено од стакло, стаклен' ~ *сјáа си-пúјме вóда ут-сăрчéни чáши; мóш и чинúјте да-бúдат сăрчéни, а нé кут пóрáно да-јáдме уф-пăрсни панúци* (садови од глина) [ПК,2(АЌ),110].

**сăрчин** adj 'храбар, решителен' ~ *тéјко бúше сăрчин чувéк, áк бúше малéчук, нúсук;* ~ *нóго сăрчна бúше дóд Лúка, сéстра-ни, шó-ј уф-Благóјуфгрáт* [ПК,2(Гăр),110].

**сăрџăлúа** adj – в. **сăрăџá** ~ *тóо úма сăрџăлúа мóма, затóо на-мóш да-га-мăже* [ПК,2(Гăр),110]; в. **сарацалива рана**.

**сăрчăлúа*** adj 1. – в. **сăрчéн** ~ *тýри мăтнúца, áма уф-тáа сăрчалúита чáша* [ПК,2(Крец),110]; 2. F'шарено стаклено топченце, со него децата играат' [СК,337].

**сăрăдáн** adv 'редум' ~ *нé удбирáјте, сáмо сăрăдáн прудáвум, кóј удбúре пó-скăпо ќи-плáте* [ПК,2(Гăр),110].

**сăрăџá** f 'туберкулоза во коските' [СК,337]; 'рана што тешко се лекува, не се затвора' ~ *áј-го двé-трú гудúни кá-ј тéче, на-нóкта úма сăрăџá* [ПК,2(Гăр),110]; в. **сарацалива рана**.

**сăскалúф** adj 'туберкулозен' ~ *шó гу-зимá мур тóо сăскалúф?* (зошто се омажи со туберкулозен човек?) (Грам); сп. опис на **сăскалúвиут**: ~ *сè сăăне, сè сăăне; тримéре, сăăне тó, сè úсто-ј тăвá* [ПК,2-(Грам),240]; во Гăр со исто значење

запишавме: **ọхтикил'а́ф** ~ *тó-ј фáтин уд-óхтịка, ọхтикил'áф-еј* [ПК,2(110)].

**сӑт** pron 1. 'укажува на целокупност од лица или предмети – сиот' ~ *един ден са субрале сите жита, малце да се пуразгуворат. И дудека са фал'аа сите заедно, чунки, биз них на може ништо да биде, и да не са они трабувише* **сӑт свет** *корајне да јаде, уд еднӑш зафати секуј сам да сӑ фале* [ТГ,342]; во множина: **сите** ~ *првно зафати чиница – кара башак – да са фале, вил'аки: "Мене сите ма палат* (бараат). *Ма јаде и крал' и сирумах. И един сусем сирумах чувек, ка ки му дојде некуј арин ден, мена ки ма пале"* [ТГ,342]; ~ *сạти зáрди нéго сạ чинúле, и биз нéго нúш'то сạ стóри, шо си чинúле* [MV,K,251]; и: **сички**: ~ *и кáк гу видéха мó-мите Кулýфа, сúчки нá нога ста-нáха от рáдост и којá по-напред да му речé: "добрја дóјди!"* [V,PM,10]; ~ *тогáс и тóјнака сос голéм глáс фати да вéли: "море чорбаџúе да ви кáжа што си научúх динéска!" И такá сúчките сторúха ýшите си да чýјат* [V,PM,31]; ~ *заеднóч едúн станá и отúде, викнá коџá-башиата и от иснафите по едúн мáјстор; дојдóха сúчки прет нéгу* [V,PM,22]; ~ *и сúчките човéци гу вúждаха, ама не мóжаха да гу поз-нáјат... едúн ден чý једúн тел'áл да продáва една кӑшта* [V,PM,15] – во контекстот го среќаваме сврзникот **да** со декларативно интенсионална употреба, наместо 'дека': **чý једúн тел'áл да продáва една кӑшта**; во ж. род покрај **сӑта** и: **сичка** ~ *са причý на сúчката околúа тáмо, ча и дошéл едúн трагóвец млóгу богáт* [V,PM,15]; ~ *и когá дошлú средý морéту, ониа двата чинúха збóр да гу фӑрл'ат Кулýфа нетри на морéту и да му зéмат имáниту. И такá чинúха, гу фӑрлúха средý морéту и му земáха сúчката стóка* [V,PM,8]; формата **сич'ка** покрива и множина: ~ *кӑк вúд'ạха ... тýс прéпнуту д'ӑ тл'ạ ... фáт'ạха сúч'ка да хóж'дат тáму* [MS,t,81]; ~ *афý јáдуха хýбајạ сúч'ка, прóедрóто кáзува: ... "éш'ти ни мóж'ити да сӑ спузнáјти?"* [MS,t,87]; ~ *"да ми сạ мáхниш' ут кӑш'тата, на устрамутú сúч'ка!"* [MS,t,84]; 2. 'единствен' ~ *ут-тáм сӑ-вӑрнáа нáши двӑнáјс кӑшти пустулчáне. Јá и јóн, пóпо шо бúше, нӑ-нáша тéта свéкуро, бúле тугáј сакá дӑ-гӑ-зӑкáре и тéта, áма дéдо вúке: "Ас мóјта ќéрка нé а пýштум тáм". Пӑ-áднӑ ќéрка úмше, тáа му бúше сӑ́та* [ПК,2(Пос),291]; 3. изр.: **сичките порти ги помаза** (= даде поткуп на повеќе места) ~ *и сичките порти ги помаза, и така сетни искара от конакут владич-ки пусула за да са венчај, отиде, попови викна* [V,PM,70]; **нé-ј ус-сúте** (= се кажува за некој што се однесува асоцијално) ~ *Шó гувóриш бе? Ти нé си ус-сúте; зáстрạм се* [ПК,2(Гӑр),181].

**сӑ́тус** f 'најаденост', opp. на 'гладост' ~ *мéнциту млóгу сӑ́тус дрӑжú* = кога човек јаде месо долго време не чувствува глад ( – ы дало **ӑ**, оттаму *сӑтус* наместо: 'ситост'); сп. уште: *сӑ нạсӑ́тах нạ тоз живóт* (= сит сум од ваков живот, не ми се живее повеќе) [ПсС(3)65].

**сӑ́тче** n, dem. – в. **сӑнт** ~ *пулупáчка-ј дӑрвáно сӑ́тче, уф-нéго уфчáро си-нóсе сúрне ил' ýрда кá-ј нӑ-óфците* [ПК,2(Крец),92].

**сӑтӑрди́суве** impf 'набркува' ~ *нé му-вúј чáлмата, сӑтӑрдúсјо: зạ-*

*ина́т;* или: *а-сăтăрдиса́х га́аре та́а ре́мта* (= се ослободив од болеста) [ПК,2(АЌ),110].

**сăтăџи́а** m 'препродавач на ситно' ~ *то́-ј шо прăку́пуве кру́ши, кусте́не, крумит, лу́к, тăкви́ рăбо́ти и ги прăпрудаве* [ПК,2(АЌ),110].

**сăутчи́а** m 'мајстор што работи на бачило, го преработува млекото' [ПК,2(Крец),110].

**сă̆хнува*** impf 'станува суво' ~ *тра́хна ('ма́нџ'а ут бра́ш'ну' : прајат ч'а́сту, гу сă̆хнуват, гу трă̆јат др'е́бну)* [MS,t,65]; в. **сắне**.

**сă̆чкичка*** f, dem., в. **сăнчка** ~ *си́тни сă̆чкички ќи-нăре́јш уф-уџа́ко* (огништето) *или пă уф-ќурсиита и ќи-ј-путпа́лиш* [ПК,2(АЌ),87].

**сăчуван*** adj 'запазен' ~ *ув во село сă имӑ сăчувано и такво старинцку тукмејне мигју бејзте и силјајнту, шо било едно време секăде и шо-ј устанато сăл ув Аваре, во е – кăршилукут* [МЕ(Р),87].

**сă̆шт*** adj 'ист' ~ *и ка́ дујде́ла, ма́јка-ј рăдо́сна гă-чика́ла: "Гă-виде́ ли, мăр сă̆штта же́на?" И та: сăка́ла дă ка́же и уд-у́стта фăти́ли дă-јзле́вăт зми́ј и гу́штăре. И сли́кăна-ј би́ле, гă-глида́ме нă-сли́кте уф-шко́лто, ка́ учи́ме* [ПК-2(Крец),302]; ~ *то́ă уфча́рчăто: "Ти ли си то́ă изгу́бăнјо?". О, о ма́јкăта. "Ас-сум", ви́кум. "Тă̆рчи, риче́ пу-ме́не ско́ро дă и-ста́сăме". Сă-прăбра́ме, ни-зăкăра́: нă-Бăла́сца, нă а́дна ка́рпа, ја́ кути та́а со́ба ка́-ј, сă̆шта тăква́ а́дна ка́рпа* [ПД,173].

**сă̆шту*** adv 'исто' ~ *па́к душло́ и зăру́кăлу: "Киндизму́шку, Мạру́шку, у́мрал мă̆ш штạ зе́меш". Вăрна́ла-сạ т'а́ плạчăште́м при ма́јкạ-си. Нạтре́тијă дăн' пак ста́нăлу сă̆шту-ту* [ВД (ГБ),330] – во контекстот се чува партиципот **плạчăште́м** 'плачејќи', исто така л-формата ***у́мрал*** се јавува наместо придавката 'умрен, мртов'.

# ЗА ДОПИСКАТА ОД СОЛУНСКО ШТО ГО ОТВОРИ ПАТОТ ЗА ПОБЕДА НА МАКЕДОНСКАТА ТЕОРИЈА ЗА ПОТЕКЛОТО НА СТАРОСЛОСЛОВЕНСКИОТ ЈАЗИК

1.1. Јужните македонски говори, особено југоисточните, уште пред повеќе од век и половина го привлекле вниманието на странските слависти, така да се каже во самиот зародишок на славистиката. Зад нивниот интерес (на славистите) се криела надежта дека во родното место на Светите браќа Кирил и Методи ќе се најдат траги што упатуваат на првиот писмен словенски јазик. Освен тоа, тие, научниците, слависти знаеле дека споменативе македонски дијалекти, како изолирани гнезда, како периферија, не само за македонскиот, туку воопшто за словенскиот јазичен континиум, содржат и нудат за анализа богат слој од јазични разновидности, од една страна зачувани реликти и закостенети идиоми од дијалектната ризница, а од друга страна новини, оформени од допирот на македонскиот со соседните несловенски јазици: ароманскиот, грчкиот и турскиот, јазици на народи со кои нашиот (народ) со векови живеел во симбиоза.

Споменатиот интерес може да се следи, како што рековме, уште од крајот на првата половина на 19-от век,

кога во Казањ се појави книгата на рускиот проф. В. И. Григоровичь *Очеркъ путешествия по европейской Турции* (1848), во која прави осврт на одделни македонски говори, но особено е значајно дека го открива присуството, пазењето на назализмот во крајната југозападна периферија (во Корчанско) и на тој начин го отвори патот за победа на македонската теорија за постанокот на старословенскиот јазик. Во своите теренски истражувања тој запишал: ... на југ од Битола и од Охридското Езеро, во Корчанско, Бобоштица, во некои зборови се има зачувано полн ринезам; така во зборот *мъндръ* како и во поздравот: *да бъндетъ живъ,* го имам слушнато односниов глас.[1]

1.2. Изнесениот став од Григорович за зачувани траги од назалните гласови во југозападните македонски говори, само за десетина години подоцна беше поткрепен со нови материјали од југоисточните говори (пак периферни). Податоците излегоа на виделина сосема случајно во една дописка од с. Висока, објавена во весникот *Съветник* (бр. 29 - 7.10.1863). Архаичниот јазик на дописката, особено зачуваните траги од назалниот изговор, со кои несомнено се потврди врската на македонските говори во Солунско со старословенскиот јазик го заинтригирале проф. М. Хатала, и тој две години по објавувањето ја препечатил (дописката) во хрватското списание *Књижевник, 2,* Загреб, 1865, с. 471-474.[2] На тој начин, преку загрепскиот центар, овие сознанија се приближија до славистите од Европа. Оваа дописка ја пронајдовме комплетно во книшката од Антон Попстоилов, в. фус. 2, и таа (дописката), за разлика од материјалот што го презентира Григорович, обилува со многу примери во кои се чуваат траги од носовките и од заден и од преден ред.

[1] В. И. ГРИГОРОВИЧЪ, *Очеркъ путешествия по европейской Турции,* Казанъ, 1848.

[2] Податоците се земени од: Ан. ПОПСТОИЛОВ, *Село Зарово, Солунско* (историко-фолклорно и езиковедско изследване), Софија, 1979, с. 5. Редакторот, Ан. Попстоилов го третира за грешка правилно напишаното име на селото *Бобоштица* од В. И. Григорович, и предлага да биде заменето со името *Бобишта.*

Во споменатава книга на Попстоилов, освен дописката од с. Висока, со централен акцент на носовките, среќаваме податоци и за говорот на с. Зарово: „најинтересните прашања во говорот на с. Зарово, тоа се зачуваните рефлекси од старобугарскиот (чит.: *старословенскиот* - б.м.) дифтонг **ы** во коренот на некои зборови и во сложената придавска форма, исто така во множината на именките од ж. род. Од примерите што ги наведувам подолу се гледа дека **ы** во Зарово се реализира како **ъ**, а не како **ь + й** како што гласел тој дифтонг" ; за да продолжи: „тоа се едни од суштинските признаци, со кои се решава прашањето за татковината на Кирило-методиевиот јазик. Сега веќе, продолжува авторот, никој не се сомнева дека првите богослужбени книги на словенски јазик пишувани од Светите Браќа, се врз основа на солунскиот дијалект".[3]

1.21. Дописката од с. Висока е интересна и заслужува да биде разгледана од повеќе аспекти (од лингвистички, но и социолошки), во почетокот сепак ќе се задржиме на фонетиката, односно на зачуваните траги од назализам; освен со примери од дописката, екземплификацијата ќе биде збогатена уште и со други случаи од односнава регија што ги запишале Ан. Попстоилов, односно Ј. Иванов (позајмени од споменатата книга на Попстоилов). Еве ги тие примери, прво за големата носовка: - *шту и таз бляндва?* (какво е тоа скитање) *; - да бянда жиф и здраф; - грядите ма булат*; - *мянгла за гямба; - дямбето развиха; - дямбету дават млогу желямби жир; - стара баба биззямба; - на крянго точими* (*крянг* = округла даска за сучење); - *житуту има кянкял* (какол - гад во житото); - *закача като кямпина; - кянту и празин* (*кат* = подигнато место покрај огништето, згодно за одмарање); - *криф като лянк; - един мянч* (маж); - *мянката и у Господја*; - *ним мянтиш удата* (немој да ја матиш водата); - *мянту вину* (матно вино); - *оня се мянчеше да ги наклони; - прајат обрянч за бянчва; - дали пянтят по којто вярвеше* ; - *г-н Неофит пянтуваштем по селата*; - *право пу пянтју у Сулун; - не се опитала затова , и пярв*

[3] Ан. ПОПСТОИЛОВ, в. фус. 2; с. 19 .

*пăнт сеīа; - никак да наïрендваш ïо рънководсшвошо на īрăцкошо учење ; - влăко ïорăнчино не јаде; - за īо земише вие на рънци, за му искривувашe смислаша; - сас рăнка ми īу-дај; - менцушу и скъмïу* (месото е скапо); - *ничисша сăндуви* (нечисти садови); - *шăнīа ми и ïадналу; - шăмïăн бии ïу селушу* (тапан чука во селото); - *шус ол има на īрăбо фрăнīăрăц (јаīорец).*

Јазичните карактеристики зарегистрирани во микротопономастичката номенклатура се многу силен аргумент за присутноста на одредена дијалектна појава, во случајот за зачувана назалност. Од истава регија, поконкретно од с. Зарово Попстоилов, меѓу другите ги запишал и следниве месни имиња: *Корăва дăмбица, Макова лăнка, Неīованско ïăнш.*

Паралелниот развој на големата носовка и секундарниот **ер** е позната појава во македонските дијалекти, па оттаму не изненадува фактот дека во дописката паралелно егзистираат *ïăнш и лăнжа* : - *коīо лăнжливо ïресшавуваха и Царскошо Правишелсшво;* во книгата од Попстоилов освен кај случаите со секундарен **ер** среќаваме и други примери со неоргански назализам: - *ïрајаш обрăнч за бăнчва; - длăнīу каšо вăнжи; - лăнцаша и лошу* (нешто); - *лăнциџаша и уд дрăву; - лăнцичарник* (направа во која се чуваат лажици, виљушки и сл.); - *мăнīла ïадна, мăнīличаву* (време); - *сшăнклушо са здруби* (стаклото се скрши) .

1.22. Веќе рековме дека големата и малата носовка во однос на ринезмот имаат паралелен развиток, па оттаму во дописката и во книгата на Попстоилов, освен споменатите примери со зачувани траги од назален изговор кај големата носовка, аналогни случаи среќаваме и кај носовката од преден ред: - *нăј сми дваماша брашученди; - имам зеншу ïарă за женшва; - īи ïраши в селошо ǥа си īленǥаш рабошаша; - Неофиш īлендашшем ïосшојансшвошо; - īувендару дунеси кравăша; - бабинă дивеншинă; - раздадуха му дивеншинă* (задуша што се раздава на деветиот ден по смртта); - *се научиха ïрез мајчинă си ензик шолко; - ендзику кокали нема, ïăк кокали дроби;- заенц фаших; - шус ïили и зăнчар* (орел

којшто фаќа зајаци); - *избричин като зенш; - йренда бумбајк; - ушивам йу рендо; - шус шувар шенци; - углиндалушу ни гленда хубаву; - уклентил гу Госйуш; - беше йричина шошо чандаша ни не найрендваха; - милушу ченду на мајка.*

Освен тоа присутни се и случаи со неоргански назализам: - *се енвиха в Цариград като йрешсшавишели; - чандаша ни не найрендваха; - цело село му обенвуваме; - ние извенвуваме и йрез весшникъш* и сл.

1.3. Во немал број дијалектолошки трудови посветени на југоисточните македонски говори сериозно внимание е посветено, освен на присуството на зачуван назализам, и на редукцијата на неакцентираните вокали **е** (> и), **а** (> ă), **о** (> у). И двете појави можат да се следат во трудови уште од 19-от век. Интересно е дека споменатава дописка, иако обилува со примери во кои сѐ чуваат траги од назализам, освен нив, како што беше истакнато, се среќаваат и случаи со неоргански назализам, што зборува за раширеноста на појавата, но од друга страна отсуствуваат примери со редукција на неакцентираните вокали, појава прилично позната во Долновардарско, и убаво засведочена во трудовите на М. Малецки, Зб. Голомб и др., што зборува за тоа дека пишувачот бил учен, образован човек и свесно ја избегнувал односнава дијалектна посебност, но од друга страна, веројатно, имал тенденција да му даде гласност на присуството на назалните гласови.

Споменатиот интерес за македонскиот јазик, или поточно за јужните (македонски) говори што се беше појавил со книгата „**Очеркъ...**" од руското проф. В. И. Григорович, односно со претставувањето на спецификите на говорот на с. Висока (Солунско), преку споменатава дописка, особено се засили кон крајот на 19. век, кога кон Јужна Македонија се упатуваат повеќе истражувачи, од кои на прво место (и по хронологија и по значење) треба да се спомене Словенецот Ватрослав Облак, соработник на проф. В. Јагиќ.[4]

2.1. Важно е да се истакне уште и тоа дека во

[4] В. ОБЛАК, *Македонски сшудии* (превод проф. Бр. Драговиќ , редакција проф. д-р. Д. Стефанија), Љубљана 1994 г.

дописката се среќаваат повеќе фонетски особености што упатуваат на поврзаноста на говорот во солунското село Висока со другите македонски говори. Конкретно мислиме на присуството на фонемите **ќ** и **ѓ.** Во дописката **ќ** е засведочена во прилогот *повеќе*: *-отворихме бугарско училиште повеке от љубопитство,* уште во морфемата **ќе**: - *на каква стока ке паднеме... - народен и ревносен едвам ли ке најдеме*; фонемата **ѓ** е регистрирана во предлогот *мегу*: - *света владико, Висока е најпарво село мегу нас; - повикна чорбациите мегу кои се отличаваше г-н Димитар.* Континуацијата на прасл. групи *tj, kt' – dj во македонските говори одамна биле предмет на интерес, особено во врска со аспирациите на српските и бугарските хегемонисти, кои во реализација на своите планови беа ангажирале и научнички машинерии. „Имено, во нашите дијалекти денеска среќаваме двојна замена за тие групи: *ќ, ѓ* и *шт, жд* (овие групи во некои говори се изговараат и како *шч, жџ*). Сп. *свеќа, ноќе, меѓа: свешта, ношја* (од *ноштја*), *мežда.* Замените *ќ, ѓ* надвладуваат во нашите дијалекти. Тие се јавуваат скоро исклучиво во северните говори, а исто така се предоминантни и во централниот појас. Во одделни зборови тие проникнале и во најјужните наши дијалекти (сп. *вруќо, вруќина, куќа* во говорот на Киречќој, Солунско)... Меѓутоа, колку што се оди повеќе на југ, случаите со таа замена намалуваат, и како предоминантна се јавува замената *шт, жд* ".[5]

2.2. Треба да се истакне дека, покрај посочените примери со **ќ, ѓ** (*повеќе, ќе, меѓу*), во споменатава дописка среќаваме и случаи во кои се чува првичниот изговор (*шт, жд*), такви примери има во морфемата **-штем,** за образување на гл. прилог: *-Неофит глендаштем постојанството ни и разбираштем што ако оде сам ке му се опрат* (спротивстават) ... - *г-н Неофит пантоваштем по селата, нигде не му дадоха ништо;* исто така и во наставката за изведување на имперфективни гл. форми: - *притјаснувате Христјаните на сила да ви плаштат* .

[5] Бл. КОНЕСКИ, *Историја на македонскиот јазик,* Скопје, 1967, с. 83.

3.1. За разлика од литературниот исказ во дописката што ја анализираме (од Солунско) среќаваме употреба на декларативно-интенсионални реченици со сврзникот **да** (наместо *дека, оти, што*) и во случаите кога се конотирани од класата на глаголи за перцепција и восприемање, или поинаку речено кога упатуваат на реални и идентификувани настани: - *во 24 број на почтенијат ви весник со радост видохме да обнародвате похвалното постојанство на соседите ни; - ние никакво наше народно собрание не знаиме да е станало за уреди заплати на владиците.* Интересно е дека ваква употреба на сврзникот **да** се среќава и во познатото дело на Кр. П. Мисирков: „За македонцките работи": - *утврдуајњето да Македонија не претстауала етнографска целина; - ке требит да признајиме да српцкиот шовинизам, стојит много повисоко.* Ваквата употреба на сврзникот **да** што се јавува при одредување на комплетивни односи во зависната реченица одамна го привлекла вниманието на истражувачите на посебностите на јазикот на Мисирков. Меѓутоа, немајќи увид во дијалектната слика на родниот ениџевардарски говор на Мисирков, тие, во склопот на пошироките теми, што им биле предмет на интерес, се повеле по аналогните синтаксички конструкции во српскиот јазик и ги прогласиле комплетивните **да**-реченици кај Мисирков за туѓо влијание, односно за посегање кон образец од соседниот словенски (српски) јазик, со одредена цел - да се избегне повторувањето на грчкиот сврзник *оти.*[6]

Подоцна, на проблемот поинаку му пристапува К. Фелешко, тој јасно се определил за присутноста на овој сврзник во комплетивни реченици во југоисточните говори: „Знам дека таа појава има поширок опфат... Подготвувајќи го излагањево немав можност да ја побарам и во изворните ениџевардарски текстови, но си земам за слобода да претпоставам дека конструкции од таков вид не му биле

[6] Бл. КОРУБИН, *Јазикот на Крсте П. Мисирков,* Дипломски работи на Филозофскиот факултет, Скопје 1956, кн. 6, с. 53-57; Т. ДИМИТРОВСКИ, *За литературната лексика на Мисирков,* Научен собир посветен на 40-годишнината од смртта на Мисирков, Скопје 1966, с. 162.

туѓи ни на мајчиниот говор на Мисирков".[7] Примерите што ги цитиравме од дописката од Солунско , недвосмислено го потврдуваат ставот на К. Фелешко.

4.1. Излагањево ќе го завршиме со една лексичка посебност, имено во дописката што ја анализираме, се среќ ава глаголот *г̄ренде* (доаѓа): - *сеш̄не ӣраш̄и г̄ош̄варāш̄ си со ӯйаконāш̄ ӯа г̄ош̄ваш̄ месш̄о, зашш̄ош̄о ќе г̄ренӯел влаӯикаш̄а.* Неспорно дека се работи за архаизам со прекинати изоглоси. Во академскиот Речник од Загреб за зброформата gresti (оди) го среќаваме следново објаснување: „зборот е сигурно прасловенска формација, иако не може да се потврди со примери од западните словенски јазици". П. Скок кажува дека во хрв. (и срп.) литературен јазик се среќаваат само остатоци од глаголот *г̄реде* во сложените предлози: *узг̄ред, мимог̄ред*, додека во дијалектите го има во Црна Гора, Лика, Истра. Во македонските дијалекти се среќава на југ, освен во Солунско (со примерот што го цитиравме од споменатата дописка), уште на југозапад: Костурско, Леринско, спорадично и во Битолско (с. Живојно). Во македонскиот и во бугарскиот стандард отсуствува, обратно се среќава во подалечниот словенечки јазик

2008

[7] К. ФЕЛЕШКО, *Необичниш̄е консш̄рукции со* ***да*** *кај Мисирков.* Зборник на реферати од Симпозиумот посветен на К. П. Мисирков 22-23 април 1975, Скопје 1976, с. 183.

# ЗА НЕКОИ СПЕЦИФИЧНОСТИ НА ГОВОРОТ ВО ПАЗАРСКО

врз една епска песна запишана од К. П. Мисирков

1.1. К. П. Мисирков го напуштил своето родно место уште на 15-годишна возраст (1889 г. тој заминал за Белград како стипендијант на Српската влада). Образованието го продолжил во Русија, летото 1900 год., како студент ја придружува научната екскурзија што низ Јужна Македонија ја организира Руската академија на науките, во која учествува и познатиот славист Петар А. Лавров. Руските научници во рамките на споменатава Македонска научна екскурзија престојувале и во Пазарско.[1] Во односнава истражувачка активност Мисирков собрал извесен фонд етнографски материјали меѓу кои и познатата епска песна *"Банут – Крал'ут"*, којашто е предмет на нашата анализа и врз чии јазични посебности ќе се обидеме да реконструираме некои од основните карактеристики на родниот говор на Мисирков или поконкретно говорот во Пазарско, Егејска Македонија.

1.2. Во првиот број на списанието "Вардар", чие печатење Мисирков го организира во Одеса 1905 год., меѓу објавените материјали, ни е претставен дел од народното тво-

[1] Крсте П. Мисирков, *Одбрани страници*, Скопје 1991, с. 26, приредил Бл. Ристовски.

рештво од Пазарско имено преку споменатата песна "Банут – Крал'ут".

2.1. Уште на почетокот треба да истакнеме дека начинот на кој ќе се обидеме да ги доловиме контурите на говорот во Пазарско, преку јазична анализа на една епска песна, претставува сериозен предизвик, зашто јазикот на народната позезија "...не само по специфичното користење на прозодиските можности, по она што можеме да го наречеме поетска синтагматика на гласовите и формите, ами и по изборот на извесни посебни елементи на сите рамништа на јазикот – овој јазичен облик *(поетскиот)* може повеќе или помалку да се разликува од говорниот јазик. Тој е поставен секогаш меѓу потребата да ги создава и чува тие специфични елементи и да се сооднесува на определен начин со секидневниот говор којшто незабележано но постојано се менува... Посебен аспект во изучувањето на јазикот на народната поезија претставува неговиот наддијалектен облик...".[2]

2.2. Сепак, во врска со задачата што си ја поставивме, треба да ја потенцираме среќната околност дека во песната што ја анализираме *(Банут – Крал'ут)* поезијата е преточена во проза, размерот скоро речи и не е запазен и може слободно да се претпостави дека разликата меѓу јазикот на песната и на секојдневната комуникација не е голема и ни овозможува коректно и со надеж да правиме реконструкција на говорот во Пазарско.

Освен ова, треба да го спомeнеме и фактот дека од блиското соседство на родното село на Мисирков (од населбата Гуменџа), имаме собрано богат материјал од преселници, така што имаме убави можности за проверки и споредби.

3.1. *Редукција.* – Говорот во Пазарско, или поинаку речено родниот говор на Мисирков, се вклучува во пошироката регија на долновардарските говори што се одликуваат со изразито експираторен акцент, а тоа ќе рече дека акцентираниот слог го апсорбира најголемиот дел од артикулационата енергија поради што неакцентираните

[2] Бл. Конески, *Јазикот на македонската народна поезија,* Скопје 1971, с. 8.

вокали се изговараат пократко, редуцирано, така што ниските вокали *е, а, о* се изменуваат во своите високи корелати: *и(ă), ă, у.* Оваа специфичност силно е изразена и во споменатата песна *(Банут – Крал'ут).*

3.2. Она што треба посебно да се одбележи и што е регионално маркирано се примерите со редукција на финалното *е* во *ă.* Интересно е дека ваквата измена на неакцентираното *е* не е зарегистрирана во поважните трудови посветени на долновардарските говори: гевгелискиот (од Д. Иванов), воденскиот (од В. Думев),[3] додека во песната што ја анализираме споменатава карактеристика ја среќаваме многу често: и во именски зборови и во глаголски форми и во некои службени зборови.

3.3. Кај повеќесложните именки од машки род во множина ја среќаваме наставката *-а* (читај *ă*), со редукција од *-е: да се берат, веле, турци и каура [... ем проклети чифута... на вишна диваjна малца ќи заспам;* покрај примерот без редукција: *на вишни диваjне се качила.*[4] Има случаи во кои множинската наставка *-ове* (кај едносложните именки од м. род) се редуцира во *-ова* (читај: *-овă*): *дур да рече, тиjа шеjва jувтасала* (*шеj* = работа). Овде треба да се спомене и наставката за глаголска именка *-jна* (читај: *-jнă*), добиена со редукција и антиципација од *-н'е;* сп.: *сиднаа на jадеjна.*

3.4. Кај глаголските форми редукцијата на финалното *-е* во *-ă* прво ќе го илустрираме со примери на основниот вокал во 3 л. ед. презент: *идно грат ќи бида града Софjа[...., да дада Господ и свети Јуван;* уште кај множинските наставки за 1. 2. лице од минатите времиња: *-хме > -хма* (читај: *-хмă); -хте > - хта* (читај: *–хтă*): *кога бехма на пуста воjске су тебе[... арно шо се субрата тува.*

Рековме дека појавата може да се следи и кај службените зборови: *хаjда оди, веле, Турче Босналиjче* (:

---

[3] Д. Иванов, *Гевгелиjскиjат говор,* Софија,1932; В. Думев, *Воденскиjат говор,* МакПр 13, Софија 1943. кн. 3, с. 8–42, кн. 4, с. 26-88.

[4] Нередовноста во редукцијата на неакцентираните вокали уште поодамна ја забележил К. Мирчев; в. *Неврокопскиjат говор,* Годишник СУ, 32, Софија 1936, бр. 1, с. 5.

хајде); ... *оша идна лакардија имам да ти речам* (: оште) ... *мошна и тепаше на царувито* (: мошне).

3.5. Фактот дека споменативе случаи Мисирков ги дава со *-а* лесно се објаснува ако се земе предвид дека неакцентираните *а* и *ă* во Долновардарско имаат блиска или иста реализација: "И така, сметам дека од фонолошка гледна точка неакцентираните *а* и *ă* треба да се третираат како една фонема и јасно да се потцрта слевањето на *а* со *ă,* во неакцентирана позиција. Идентичното третирање на *а* и неакцентираното *ă,* впрочем се јавува многу јасно во деклинацијата на именките од женски род на *-а*".[5]

4.1. *Морфологија.* – За делумното функционирање на категоријата род во југоисточните говори нашироко зборувавме во монографијата за говорот во Кукушко.[6] Појавата многу поодамна во соседниот воденски говор ја забележил К. Шапкарев: "Во Воден, спротивно, ниту една придавка нема ниту машки ниту женски род, а само среден што служи за трите рода: "*големо човек, добро жена и сл.*".[7] Скоро исти се примерите од споменатата песна : "*Банут – Крал'ут*" (од Пазарско): *и ќи ми зевиш идно синџир[... пуд идно камилџко самар* и сл.

4.2. Како специфичност треба да истакнеме дека во песната што ја анализираме се забележува широка употреба на општата (генитивно–акузативна) форма на *-а,* кај сопствените именки од машки род, т.е. се работи за едно изгубено чувство за регуларност во употребата на остатоците од падежите. Прво да споменеме дека ја среќаваме споменатава форма во функција на субјект (номинатив): *и тугај му веле Цара Сулимана: "Трагнајти гу, веле, воа душман утува"... и Цара Сулимана фати прид негу рака и кулено да бакнува.*

Второ, истава форма ја среќаваме и во дативни конструкции: *ем му рекле на цара Сулимана [... оди да му речиш*

[5] Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско),* MJ, 13-14, кн. 1-2, с. 218.

[6] К. Пеев, *Кукушкиот говор,* т. 1, Скопје 1987, с. 189.

[7] Цит. од Бл. Конески, *Јазикот на македонската народна поезија,* Скопје 1971, с. 32.

*на Цара Сулимана.* Трето, истава општа форма се јавува и со значење на вокатив: *тогај му веле Турче Босналијче: "Варај, веле, цара Сулимана, нашо Господаро".*

5.1. Познато е дека поезијата (во конкретниот случај народната), со своите утврдени изразни формули носи белези на архаичен, закостенет идиом што тешко прифаќа подновувања. Вака и се објаснува ретката употреба на конструкциите *има (нема) + гл. придавка,* конкретно: "... многусложноста на овие конструкции претставува тешкотија за нивното вклучување во метричките шеми (*на поезијата*) еднаш усвоени и кои тешко се трансформираат. Освен тоа треба да го имаме предвид и моментот на афирмирањето на одделни конструкции од секидневниот јазик во различните жанрови на народното творештво" – заклучува проф. Конески, сепак, го наведува примерот (како нешто многу ретко): ... *али негде има догледано?.*[8]

Интересно е дека во песната од родното место на Мисирков (Пазарско) се среќаваат вакви конструкции, што зборува дека оваа регија била силно опфатена од влијанието на балканските несловенски јазици, и тоа ништо помалку од западното македонско наречје, што се потврдува, меѓу другото (како што рековме), и со присуството на споменативе глаголски форми, сп.: ... *магија му има чинету на мојта сабја[ ... немиш рудено такво јунак јув твојта држава* – факт што треба да се зема предвид.

5.2. Меѓу особеностите што се развиле во контакт со балканската јазична алијанса, и што доскоро се третираа како специфика на западното македонско наречје, треба да ги споменеме и глаголските синтагми од глаголска придавка од непреоден глагол + формите на помошниот глагол 'сум', конструкции што ги наоѓаме и во песната што ја анализираме: ... *ако сте дојдени за арно[... Свети Јуван арно да ви дада.*

6.1. Освен позачестената употреба на предлозите во нашиот јазик, до која се дошло поради познатото губење на падежните наставки, во долновардарските говори среќаваме

[8] Бл. Конески, в. фуснота 2, стр. 24.

интересни примери со изместено значење на предлозите, што се појавиле од контакт со северните грчки дијалекти. Така во песната што ја анализираме, и врз која правиме реконструкција на говорот во Пазарско, "*Банут – Крал'ут*" предлогот *сус*, добиен со редупликација и редукција од предлогот 'со', покрај основното значење "за заедништо и придружување" *(кога бехма на пуста војсќе со тебе)*, среќаваме и примери во кои го има значењето на предлогот 'од': *... не се радум сус Бано, шо гу носам [ туку се радум сус Katbaновата држава.* Дека не се работи за превид ни потврдува сличен пример од познатиот *Зборник* на Верковиќ[9]: *... тогас се возрадува господарот сос неговата врјадност* (место: 'од неговата врјадност'). Случаи за нерегуларна употреба на некои предлози, особено на предлогот **на** ние имаме претставено (со богата агземплификација) во монографскиот труд "Кукушкиот говор", и во "Речникот на македонските говори во југоисточниот егејски дел", уште и во одделни статии и реферати.

1996

[9] P. Lavrov, J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské.* V Praze 1932.

## ОТКРИВАЊЕ НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ОД СТРАНСКИТЕ ЛИНГВИСТИ

1.1. За македонските говори, како истурен клин на словенскиот јазичен свет, научниците (слависти) многу одамна пројавиле интерес. Тој интерес може да се следи уште од третата деценија на 19. век во познатиот „*Додатак к санктпетербургским сравнительним рјечницима...*"[1] од В. Ст. Караџиќ, каде што напечатил 27 народни песни од пиринскиот дел - Разлошко, врз кои, уште и врз некои евангелски текстови, прави обид да ја претстави и граматичката структура на споменатиот македонски говор.

Сепак, во иднина интересот повеќе ќе биде свртен кон јужните периферни говори, како претпоставена (подоцна и потврдена) основа на старословенскиот јазик. Така кон крајот на првата половина на споменатиот (19.) век во Казањ ќе се појави книгата на рускиот проф. В. И. Григоровичь „*Очеркь путешествия...* " (1848) во која покрај другото го открива присуството на носните самогласки во крајната југозападна периферија (во Корчанско).[2]

---

[1] В. Ст. КАРАЏИЋ, *Додатак к санктпетербургским сравнительним рјечницима свију језика и наречија, с особитим огледима бугарског језика.* Виена, 1822 г.

[2] В. И. ГРИГОРОВИЧЪ, *Очеркъ путешествия по европейской Турции,* Казанъ, 1848. Цитирано според: Ан. Попстоилов, *Село Зарово Солунско,* Софија 1979, с. 56. Правилно напишаното име на селото *Бобоштица* од В. И. Григорович, Ан. Попстоилов го третира за грешка и предлага да биде заменето со името *Бобишта.*

1.2. Известувањето од теренските истражувања на проф. Григорович во Корчанско, во кое се споменуваат зачувани траги од назалните гласови, само по една деценија доби нови потврди во една дописка од селото Висока (Солунско) во весникот *Съветник* (бр. 29 - 7.10.1863). Спомнатата дописка, поткрепена со искажувањата на проф. Григорович претставуваше сериозна новина во славистичката наука за потеклото на старословенскиот јазик и оттаму таа (дописката) се најде на страниците на загребското списание *Књижевник* (1863).[3]

Неа (дописката од с. Висока) комплетно ја претставува Ан. Попстоилов во книгата *Село Зарово Солунско,* во која, земајќи го предвид присуството на назалните гласови, но и други архаизми заклучува: „ ... тоа се едни од суштинските признаци со кои се решава прашањето за татковината на Кирило-методиевиот јазик".[4]

1.21. Независно што дописката од с. Висока обилува примери со различни граматички посебности и може да биде разгледувана на повеќе нивоа, ние во овој случај ќе се задржиме на случаите со зачуван ринезам и тоа како кај носовката од заден така и кај онаа од преден ред: - *йънтътъ йо којто вървеше* (51); - *йо рънководството на гръцкото учење* (52); -*г-нъ Неофитъ йънтуваштем* (52); - *онъ се мънчеше да ги наклони* (52); - *за го земите вие на рънци* (53); - *йървъ йънтъ сега* (55); - *чандата ни не найрендваха* (51); - *йрезъ мајчинъ си ензик толко* (51); - *въ селото да си глендат работата* (52); - *Неофитъ глендаштем йостојанството* (53).

2.1. Интересот на славистите кон јужните македонски говори стана особено забележлив кон крајот на 19. век, кога по препорака на проф. В. Јагиќ, кон Солун заминал

---

[3] *Књижевник, 2,* Загреб, 1865, с. 471-474; в. фус. 4, с. 56.

[4] АН. ПОПСТОИЛОВ, *Село Зарово Солунско* (историко-фолклорно и езиковедско изследване), София, 1979, с. 19 и 14. Поширока анализа на споменатава тема правиме во: „За дописката од Солунско што го отвори патот за победа на македонската теорија за потеклото на старословенскиот јазик" - статија објавена во истиот (5-ти) том од Речникот.

Ватрослав Облак. Тој, при тоа, несомнено тргнал од познатиот аргумент дека периферните говори им даваат големи можности на истражувачите (лингвисти), бидејќи во нив има остатоци од постари еволутивни фази од развитокот на јазикот, т.н. архаизми, а, од друга страна, поради контактите (на периферните говори) со други јазици, честопати со поинаква генеологија и типологија, се среќаваат и иновации. Кон споменативе околности, секако треба да се истакне и аргументот дека таму, (условно речено) на јазичниот допир, голем дел од населението се билингвални (дури и трилингвални) соговорници, коишто често не се во можност да го држат одвоено својот, од јазикот (јазиците) од кој (кои) се позајмува, и така се доаѓа до т.н. јазична интерференција, којашто основано дава можности за компаративни истражувања. Да заклучиме дека југоисточните македонски говори од околината на Солун како периферни, не само за македонскиот јазик, туку и пошироко, т.е. како краен пункт од словенската општност на југ, претставуваат примамлив терен за дијалектни испитувања. Сепак, треба да истакнеме дека таа не била единствената причина (дури и не најважна) за да се упати В. Облак кон Македонија. Имено, веќе рековме дека, како близок соработник на познатиот славист од Универзитетот во Виена, проф. Ватрослав Јагиќ, голем подржувач на тезата за македонското потекло на дијалектната база на старословенскиот јазик, Облак си поставил за задача во околината на Солун да ги бара корените на старословенскиот јазик. И, навистина, во селото Сухо, што се наоѓа североисточно, нашол траги од некогашниот назализам, со што отпаднал најважниот аргумент на оние научници што се залагале за т.н. „Панонска теорија", според која Браќата Кирил и Методи дури кога дошле во Моравија (во својата позната мисија) таму ја создале писменоста и поради тоа во првите преводи на светите книги влегла базата од јазикот на северозападните Словени.

2.21. Во врска со подршката што ја имал В. Облак од проф. В. Јагиќ за споменатово истражување узнаваме

од **Воведот** на книгата на В. Облак „Македонски студии" (којашто претставува дијалектолошки извештај за престојот во Македонија), таму на с. 23 читаме: „... проф. Јагиќ неодамна изрази желба за преземање сериозни студии на македонските дијалекти на самото место". Слично размислувал и самиот Облак, тој на истата стр. запишал: „Словенските дијалекти во Македонија се во повеќекратна смисла од особен интерес за словенската филологија. Пред сè, тие се од решавачко значење за прашањето на татковината на старословенскиот јазик. Без вистинско познавање на јужномакедонските дијалекти, особено на дијалектот што се зборува во околината на Солун, не е можно конечното разрешување на прашањето за старословенскиот јазик".[5]

2.3. В. Облак заминал за Македонија наскоро по завршувањето на студиите по словенска и споредбена филологија на Универзитетот во Виена кај проф. В. Јагиќ - кон крајот на 1891 година. За тоа колкава важност му давал на својот престој во Македонија ни зборува и фактот дека во исто време (по завршувањето на студиите) тој добил стипендија за специјализација по филологија во Русија, но Облак сепак го претпочитал истражувањето во Солунско. Во Македонија тој се задржал неколку месеци - до крајот на март 1892 г.; во меѓувреме го привлекол вниманието на турската полиција, им станал сомнителен, поради своите активности при анкетирањето, дури бил и затворен - го ослободиле по интервенција на австриската дипломатија. По враќањето од Македонија, тој ги обработува собраните материјали и ја приготвува својата книга *Macedonische Studien,* за жал, „... авторот на споменатата студија, не ја доживеа радоста да ја види напечатена својата расправа. Иако (благовремено) тој ја имаше поднесено работата за објавување, во извештаите од седниците на Кралската академија на науките (Филозофско-историска класа), во Виена, се гледа дека почетокот на печатењето се одлагало поради одредени печатарски

[5] В. ОБЛАК, *Македонски студии* (превод проф. Бр. Драговиќ , редакција проф. д-р. Д. Стефанија), Љубљана 1994 г.

тешкотии сè до јули оваа година, но тој умре на 15 април 1896 во Целје" - тоа се зборови на проф. В. Јагиќ (извлечени од *Поговорот*), којшто ја изврши последната редакција на книгата на Облак *Македонски студии,* објавена посмртно.

Книгата е пишувана на германски јазик, објавена во Виена (1896) и содржи три поглавја: *Вовед, Граматика*: - ***а.*** говорот во с. Сухо (источно од Солун), ***б.*** говорот на неколку села северно од Солун и на дебарските села Галичник, Обоки и Клење, и во *Третото поглавје* се писмата што му ги праќал В. Облак од Солун на својот проф. В. Јагиќ во Виена. Иако ги обработува трите аспекти на јазикот: фонетика, морфологија и акцент, сепак преокупација на авторот му била фонетиката и најмногу внимание нејзе ѝ посветил, бидејќи во неа нашол потврда кон „Македонската теорија" за потеклото на старословенскиот јазик.

3.1. Иако книгата **Македонски студии** има чисто лингвистички карактер, сепак В. Облак не можел докрај да се ослободи од наметнатиот проблем околу карактерот на македонското население и македонскиот јазик. Тој се обидува да дискутира за тоа прашање и искажува свои ставови во врска со разрешувањето на македонското прашање. Притоа очигледно е дека Облак не секогаш лесно се снаоѓал во мрежата од пропаганди од соседните земји, коишто кон крајот на 19-от век особено се беа засилиле во Македонија и со сета жестокост настојуваа оформувањето на македонската национална посебност да го оневозможат и да го изместат од својот природен тек. Независно од забележливиот степен на недефинираност во ставовите на В. Облак за македонското прашање, сепак во неговата книга се среќаваат и согледувања кои индиректно упатуваат на сфаќањето за посебноста на македонскиот јазик. За тоа дека бугарскиот литературен јазик му бил туѓ на Македонецот од Солунско евидентно се забележува во описот што го дал Облак за својот информатор од с. Сухо (Солунско) на стр. 24 од *Македонски студии*: „Во Солун запознав еден помлад занаетчија од Сухо, кој е тука само нешто повеќе од една година. Пред тоа за подолго врене

не го напуштал своето родно село. Тој не посетувал бугарско основно училиште, не знаеше да чита и пишува бугарски и бугарскиот писмен јазик му беше непознат. Тој зборуваше чисто на својот роден дијалект„.

Во таа смисла, заслужуваат внимание, особено поради својата непосредност, писмата на В. Облак што од Солун ги праќал до проф. В. Јагиќ, од кои ќе претставиме неколку извадоци: „... од директорот на бугарската гимназија (во Солун) добив дозвола како гостин да слушам предавања по бугарски јазик. Еден час слушав и веќе дознав дека македонските ученици по бугарски јазик не се многу добри, барем не во 4-от клас„ (Солун, 21. ноември 1891); „... како што слушам Зборникот од бугарско-македонски народни песни од Драганов е во печат, но тој, наводно бил принуден да изврши некои „бугарски„ коректури на истите, за да може да ги издаде како дисертација. Ми се чини дека таквото научно криумчарење сосема е неприфатливо„ (Солун, 12. декември 1891). Особено се интересни оние писма во кои Облак со тивка иронија се потсмева на „лажниот патриотизам„ кај некои Македонци, во случајот проф. во Бугарската гимназија во Солун, којшто ја брани својата „патриотска„ определба. Еве го тој извадок: „... во мојот стан (во Солун) се случи една комична сцена. Ме посети еден гимназиски професор и овдешниот бугарски книжар, обајцата добри патриоти, обајцата од Македонија, последниот родум од Прилеп„.

Разногласието се случило околу изговорот на македонските гласови ќ и ѓ. Имено, слушајќи го прилепчанецот, на Облак му се сторило дека односниве гласови се реализираат (во Прилеп) близу до српските ћ, ђ. „Загрижениот професор„, што е на служба во Бугарската гимназија во Солун, настојува, го убедува книжарот дека тој ги изговара споменатите гласови недоволно „патриотско - македонски„, односно со настојчиво повторување, пишува Облак „тогаш слушнав појасен глас ќ, кој сега беше станал *йойашриошски*„ (Солун, 12. декември 1891). Се разбира дека ваквата состојба е резултат на силната пропагандна машинерија (српска или

бугарска) за што и самиот Облак бил свесен: „... околу мене се слушаат сосема контрадикторни мислења за македонските етнографски прилики и дијалекти. Едното решително зборува во прилог на Бугарите, другото зборува за нив (за македонските дијалекти) како за српски и тоа на начин како да е тоа само по себе разбирливо и не би можело да биде поинаку. До сопственото гледиште, кое се разбира ќе биде сосема без влијание на обостраните пропаганди, уште долго не ќе можам да дојдам, но затоа пак поцврсто ќе се држам до него".

3.2. Првите истражувачи на македонските дијалекти, освен на притисоци вршени од страна на заинтересираните кругови на соседните земји (Србија и Бугарија), биле изложени и на сурова тортура од турската државна власт (крајот на 19-от и првата деценија на 20-от век), за што многу илустративен е следниот опис од Облак: „... отидов во Ново Село (Солунско) и четири други села и речиси ги бев доусовршил своите белешки во Вардаровци кога настапи катастрофа. Седев со попот крај огништето и мирно ги пишував своите белешки, одеднаш се затемни бедната соба. Кога го кренав погледот видов еден турски офицер како се нафрла врз мене, а зад него уште шест жандарми со затегнати пушки. Тој со бесен поглед ми го отргна бележникот од рацете... Сè ми беше одземено - до парите и часовникот. Најпрвин бевме спроведени кај турскиот селски „судија". При нападот веднаш му го покажав на турскиот офицер мојот пасош и писмото од генералниот гувернер, но тој го дофати (писмото) на брзина за да го скрие невидено. Јас протестирав, објаснував дека сум австриски државјанин, но сè беше залудно. Тие всушност не разбираа ништо. Од селскиот „судија" бевме спроведени во Солун. Наводенети до кожа и речиси вкочанети од многу силниот ветер пристигнавме таму тој ден по 12 часови на коњ, иако воопшто не сум навикнат на јавање".[6]

4.1. Втората деценија од 20-от век е период кога се одвиваат крвави војни, првата на Балканот 1912-1913.

[6] Види фус. 5, стр. 180-209.

- т.н. Балкански војни, а веднаш по нив се надоврзува Првата светска војна која ја потресе Европа. Се разбира, во односново време, исполнето со жестокости, на планот на културното живеење, а тоа ќе рече и на планот на лингвистиката, конкретно поврзано со Македонија, нема некои значителни појави. Сепак, творечкиот дух кај некои научници и во ваквите околности не можел да мирува, т.е. извесен дел од нив творат и тогаш, и поради тоа, наскоро по Војната се појавуваат нивните резултати. На прво место да го спомeнеме А. Мазон, проф. во Парис, кој уште 1923 год. ја напечати својата сериозна публикација за дел од периферните југозападни македонски говори "Contes slave de la Macedoine sud-occidentale". Авторот во спомнатава книга го разгледува говорот на неколку села во Костурско (Мокрени, Смрдеш и Вишени), уште леринскитесела села Неволани, Арменско и Екшису. Скоро на 250 стр., освен за јазичните посебности, тој ни дава географско-историски податоци за регионот, а своите заклучоци за јазикот ги поткрепува со богат илустративен материјал. Во јазичната студија подробно ги разгледува фонетиката и морфологијата и побегло се задржува, како и што е обично во дијалектолошките студии, на проблеми од синтаксата.

4.2. Претставувајќи го вокалниот систем на истражуваниот говор авторот, покрај другите фонетски карактеристики, на самиот почеток, ги разгледува рефлексите на вокалните **р** и **л**, и при тоа констатира неколку индивидуални, регионално ограничени посебности. Особено е значајно дека проф. Мазон во своите дијалектни истражувања открил и ни презентира случаи во кои се присутни остатоци од назалниот изговор во неколку костурски села (Смрдеш и Вишени) и на тој начин се потврдува аргументот најавен од рускиот проф. В. И. Григорович дека во југозападната македонска периферија сѐуште егзистираат траги од старословенските назални гласови **он** и **ен**.

4.3. Истиот автор ќе се појави уште некоку пати со трудови во кои се осврнува одново на македонските говори од југозападниот дел, од кои по своето значење се изделува

"Documents, contes et chansons slaves de L'Albanie du sud" (Paris, 1936), каде што го обработува говорот на селата Бобоштица и Дреновени (Корчанско, Јужна Албанија). Во обемната монографија на 450 стр., освен лингвистичка анализа, авторот ни презентира и обемна граѓа. Станува збор за многу архаичен говор, којшто егзистирал изолирано и чиј развиток просто застанал на степенот од пред неколку векови и оттаму во него ќе најдеме посебности што, скоро речи, исчезнале од другите македонски говори. Овде пред сè мислиме на зачуваниот изговор на носовките (од преден и од заден ред): *дамт̄, лендúна*, натаму (меѓу гласовните специфичности) треба да се спомене совпаѓањето на рефлексите на стсл. ѣ и ѧ во широк изговор на **е** (ӓ), кога се наоѓа под акцент: *чова́-ко, има́т̄о*.

Фонетските црти имаат извесно совпаѓање со црти од друг периферен говор - на исток, со серско-лагадинскиот, меѓутоа во морфологијата говорот во Корчанско по бројот на зачуваните архаични црти е единствен на македонското јазично подрачје. Имено овде се чуваат во повеќе случаи старите падежни форми, таков е случајот со зачуван датив кај именките и придавките, како во еднина така и во множина: *арамијут̄óму, ст̄арцúт̄им* (м. род), *мáјке, сест̄рá-т̄ем* (ж. род). Во формите може да се следи развитокот на зам. форма во членска морфема и тоа во падежни форми - и кај именката и кај заменката. Меѓу архаизмите треба да се спомене зачуваната парадигма кај глаголот хътѣти : *ит̄а, ит̄иш, ит̄и* (сакам...).

5.1. А. Мазон, во соработка со А. Вајан, охрабрени од резултатите на истражувањата во крајните југозападни говори, својот интерес го свртуваат кон југоисток. Ракописот на едно изборно Евангелие пронајдено во с. Кулакија, тие го обработуваат и го издаваат во Парис 1938. Селото Кулакија всушност е една од најјужните точки во југоисточниот дел. Станува збор за населба во Солунско, лоцирана до самото устие на р. Вардар (само на 6 км. од морето), за жал сега погрчено. Според податоците од првата страна

на Евангелието текстот го превел Евстатиј Кипријади, ноември 1863 год., пишуван е со грчко писмо на македонски јазик, долновардарски дијалект. Споменатиов текст го транскрибирале двајцата француски професори (А. Мазон и А. Вајан), првиот го напишал предговорот и уводниот дел, а јазичната студија (многу обемна и исцрпна, на 230 стр.) ја приготвил Андре Вајан.

5.2. Во уводните белешки А. Мазон дава податоци за местото каде што е пишувано (односно преведено) Евангелието, уште укажува и на други текстови што се напишани на македонски јазик, но со грчко писмо, како и за самата транскрипција. Во лингвистичката студија А. Вајан се задржува на две носечки теми: за фонетиката и за морфологијата на говорот во с. Кулакија. На самиот почеток дава преглед на литературата во која предмет на интерес се долновардарските говори, натаму се задржува на поважните фонетски посебности, што ги извлекува од Евангелието и често ги анализира во склоп не само на соседните југоисточни, односно останатите македонски говори, туку и пошироко наспрема српскиот и бугарскиот јазик. Работата на Вајан се одликува со голема прецизност што е несомнено резултат на сериозен пристап кон дијалектните истражувања; почнува со развојот на вокалните **р̥** и **л̥**, пр. за **р̥** констатира 4 графеми: **ăр**, **ạр**, **рă**, **рạ**, за **л̥** 2 графеми: **ăл** и **лạ**, и потоа следуваат други посебности: за прасловенските групи ***tj**, ***dj**, за развојот на **ѣ**, за развитокот на големата носовка, каде што освен на основниот рефлекс **ă**, укажува уште на други два : **ạ** (што може да се третира за варијанта) и **у**. Треба да се одбележи дека голем е бројот на примерите со замена **у**, што можат да се објаснат како црквенословенизми (во некои случаи тие се под акцент): *го̄ле́момуче́ниц, муче́ниц, пра̄́вному́чник, са наблуди́* (сп. „блудниот син"), *су́бута̄* (сп. „велја субута"), но среќаваме и случаи што не се подведуваат под споменатава категорија: *ку́ќа, ку́с, вруки́на.*

6.1. Во морфологијата на говорот на с. Кулакија А. Вајан успеал да открие некои специфичности кои досега не биле познати во македонските дијалекти, таков е случајот со

присуството на множинската наставка **-и**, што ја проширила својата употреба (кај именки од ср. род), со тенденција да се генерализира: *ре́бри̅ти̅* - чл. мн. од „ребро", *ḡуве́ди* - мн. од „говедо", *ја́ḡни̅ти̅* - чл. мн. од „јагне", *п̅ра́си* - мн. од „прасе", *ја́јци̅ти̅* - чл. мн. од „јајце", *де́ци̅ти̅* - чл. мн. од „дете" (некои примери се позајмени од Зборникот на Верковиќ). Слични случаи наведува и кај едносложни именки од м. род: *п̅у две ḡро́ши, двана́десет̅ ко́ши, де́вит̅ ре́ди;* со член: *ли́ст̅ити̅.* Меѓу посебностите во говорот на односново село, констатирани во споменатото Евангелие, уште треба да се споменат случаите во кои има нерегуларност во категоријата род, односно примери со несоодветна конгруенција: *ут̅ т̅фо́јт̅у ра́дус; му исп̅адна́л крӑф,* но *крӑф му т̅ече́ла; т̅е́шка омре́ш,* и: *т̅е́шко умре́ш,* уште: *умре́шут̅; о́ḡин зап̅але́на* и др.

6.2. За причините на ваквите нерегуларности А. Вајан ништо не коментира, или просто речено не стигнал дотаму. Ние, следејќи го проблемот подолго време и врз богат материјал, дојдовме до уверување дека и едната (обопштената употреба на множинската наставка **-и**) и другата појава (нерегуларности во категоријата род) треба да се следат во рамките на меѓујазичните контакти и влијание од турскиот јазик. За ова укажуваме во трудовите „Кукушкиот говор" и „Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел".[7]

7.1. А. Вајан работејќи врз македонската јазична проблематика не можел да остане надвор од полемиката за „националното" прашање, т.е. чувствувал потреба да проговори за релацијата: македонскиот наспрема соседните јужнословенски јазици (бугарскиот и српскиот). Укажувајќи дека македонскиот има допирни точки и со едниот и со другиот, со бугарскиот повеќе (на морфолошко ниво), со српскиот во областа на фонетиката (развојот на прсл. групи ***tj**, ***dj** во **ќ** и **ѓ**, развојот на **ѣ** во **е**, повлекувањето на акцентот од крајниот

[7] К. ПЕЕВ, *Кукушкиот̅ ḡовор,* кн. 1, 1987 и кн. 2, 1988, Скопје; *Речник на македонскит̅е ḡовори во јуḡоист̅очниот̅ еḡејски дел,* т. 1, 1999, т. 2, 2002, т. 3, 2004, т. 4. 2006, Скопје.

отворен слог и др.), настанати при одредени историско-политички околности (ширењето на српската држава на југ), сепак за А. Вајан сосема е неприфатливо тврдењето на А. Белиќ дека северните и средните македонски говори се „српско-македонски", правејќи целост со јужните српски и одделувајќи ги од другите македонски говори.

На својот став по „македонското" прашање, А. Вајан сакал да му даде поголема гласност, и го објавил (освен во споменатата студија кон „Кулакиското евангелие") и во одделна статија во познатото париско славистичко списание „ Bulletin de la Societe..." , каде што среќаваме: „Поимот на „словенскиот македонски" е нејасен само за оној што тоа го сака. Словенскиот македонски претставува реалност во таква мера што (уште) во 19. век суштествувал еден македонски литературен јазик, јазик на сосема мала учена литературa, но на обилна народна литература; и не се работи само за документи на фолклорот какви што можат да се соберат сегде: лирската македонска песна, многу ценета во Србија и во Бугартија, претставува еден автентичен литературен жанр, со реална вредност. Овој литературен јазик, базиран врз говори што природно се разликуваат малку меѓу себе, немаше време да се унифицира. Меѓутоа негови центри беа Скопје, Тетово, Охрид, Битола (Манастир), Воден итн."[8]

8.1. Меѓу најзаслужните слависти за пробивот на македонистиката во европски размери секако се вбројува Мјечислав Малецки проф. на Јагелонскиот универзитет во Краков, член на Полската академија на науките. Многу млад, веднаш по студиите во Полска добил стипендија од тогашната Југословенска влада за студиско усовршување на Универзитетите во Загреб, Белград, Љубљана. Како образован дијалектолог тој знаел во кој правец е најкорисно да го усмери својот интерес (се разбира кон периферните говори): во случајот кон крајната северозападна регија - на

[8] A. VAILLANT, *Le problème du slave macédonien,* Bulletin de la Société de linguistique de Paris, t. 39, 2 (Numéro 116), Paris 1938. Цит.: Т. ДИМИТРОВСКИ и др. *За македонскиот јазик,* Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 1978, с. 34.

островот Крк (на Јадранското Море), оттаму се префрлил во Истра, а потоа се симнува сосема на југ во Црна Гора. Од односниве дијалектолошки истражувања објавил десетина значајни прилози преку кои се стекнал со репутација на врвен познавач на дијалектните прилики кај Јужните Словени. Најсилна потврда за високите оценки на неговите трудови секако претставува довербата што му е укажана од страна на Јагелонскиот универзитет кога му е доверено да формира Одделение за јужнословенски јазици под негово раководство.

8.2. Од северозападната зона (Крк и Истра), односно југозападната (Црна Гора), Малецки својот интерес го свртува кон југоисток, т.е. кон македонските говори во околината на Солун. За таа цел, пролетта 1933 тој се упатува кон Македонија и цели три месеци останал во Солунско, во селата Сухо и Висока, независно што кон крајот на 19-от век, како што рековме, во односнава регија истражувал Словенецот Ватрослав Облак. Малецки сакал да ги заокружи претходните сознанија, да направи комплетна слика за односниве архаични говори. Тој си поставил таква задача во еден период кога владејачките гарнитури и во Србија и во Бугарија со сите средства се борат да ја подведат Македонија под своите сфери на влијанија. За реализација на односниве цели тие ангажираат цела машинерија (било политичка, било научно-лингвистичка) со однапред планирана задача: да се потврди српскиот, односно бугарскиот карактер и потекло на македонските говори.

Освен тоа во јужната сфера, онаму каде што се упатил Малецки, грчката владејачка класа со принуда го грцизира македонското население и тоа до таква степен што било забрането дури и дома да се зборува на мајчиниот јазик, користејќи се со строги казнени мерки дури и прогонства на островите. „Во областа Богданско (во која спаѓаат и селата Сухо и Висока) Малецки доаѓа во последен момент, кога сѐуште можело да се чуе македонска реч. Помладите генерации, пишува Малецки, во Сухо веќе не зборуваат

македонски. Ако тој не ги запишеше текстовите и речничкиот материјал, славистичката наука, посебно македонистиката, не ќе знаеше ништо повеќе за овој дијалект, (надвор) од скромните податоци на Облака и неколку текстови што ги запишал (односно организирал да бидат запишани) во свое време (во шестата деценија од 19-от век) српскиот фолклорист Ст. Верковиќ, а се објавени 1932 во Прага од П. Лавров и Ј. Поливка„.[9]

8.3. Од теренот во Солунско Малецки собрал богат дијалектен материјал, прецизно запишан на ниво на филигранство и го обработил, односно објавил во неколку статии и две книги (текстови и речник): *Dwie gwary macedońskie. Sucho i Wysoka w Sołuńskiem,* 1. Texty, Kraków 1934; 2. Słownik, Kraków 1936. Врз основа на спомenатите текстови Малецки планирал да приготви и граматички дел и така да ја комплетира студијата, но Војната (Втората светска) и прераната смрт (доживеал само 43 години) го спречиле да ја реализира својата замисла. Започнатата работа од Малецки ќе ја заврши неговиот ученик Зб. Голомб како докторска дисертација и ќе ја објави во македонски превод.[10]

8.4. Од статиите прво ќе се задржиме на *Drobjazgi z Macedonii* , во која под заеднички наслов, во неколку броја на списанието *Lud Słowiański,*[11] обработува одделни проблеми од дијалектната ситуација во Солунско, меѓу нив и за развојот на крајниот **ер** (**ъ**). Ј. Иванов уште во 1922 год. во париско славистичко списание, зборувајќи за говорите во Солунско се задржува на „фрапантниот податок„ дека во спомнативе говори се има зачувано **ер** (**ъ**), на крајот на зборoформите, што завршуваат на група согласки: *силнъ аскер, ѿој му реклъ, ендръ фасул* и др. Задржувањето на крајниот **ер** во односниве

[9] Б. ВИДОЕСКИ, *Свечен собир посветен на Мјечислав Малецки,* МАНУ, Скопје, 1977, с. 13. Од истиот труд се преземени и биографските податоци за М. Малецки.

[10] ЗБ. ГОЛОМБ, *Два македонски говора - на Сухо и Висока во Солунско* (Македонски јазик, г. XI-XII , 1960-1961, XIII-XIV, 1962-1963), Скопје.

[11] M. MAŁECKI, *Jeszcze o rozwoju końcowego jera w gwarach "Bogdańska", Drobjazgi z Macedonii,* Lud Słowiański, II, 2,1933.

примери од Сухо и Висока Иванов го објаснува со еуфонични причини, односно со стремеж да се олесни изговорот на крајната група согласки. На ова мислење на Ј. Иванов возразиле Љ. Милетиќ, А. Селишчев, а Ст. Романски тоа (возразувањето) децидно го кажува и во насловот на својата статија: „*Лажни остатоци од крајниот* **ер**". Малецки исто така не можел да го одмине начнатото прашање за зачуван краен **ер**, но немајќи комплетен увид во нерегуларностите во категоријата род во долновардарските говори, кои што, според наше мислење, формално ги условиле примерите со „зачуван краен **ер**", и така тој делумно го прифаќа мислењето на Иванов, односно го модифицира како „вторично појавен". Наспрема толкувањата што имаат фонетски карактер, меѓу нив спаѓа и она на Малецки, нашите повеќегодишни истражувања на долновардарските говори ни даваат доволно основа вниманието да го свртиме обратно, кон морфолошкиот фактор.

Да спомeнеме дека реонот Богданско, долг период во минатото, сè до Балканските војни - според Ст. Романски - претставувал изолиран македонски остров во еден поголем комплекс од турско население, оттаму примерите на Иванов: *силнъ аскер, той му реклъ* треба да се третираат како случаи со нарушена конгруенција, односно со разнишаност на категоријата род; потврда за кажаното наоѓаме во обратни примери; сп. од „Кулакиското евангелие": *вели на неа: арно си рекал, шо немаш мъш.*[12]

8.5. Во втората статија на која ќе се задржиме *Z zagadnień dialektologii macedońskiej* Малецки, обидувајќи се да го одреди местото на македонскиот јазик меѓу српскиот и бугарскиот „влегува во дискусија" со повеќе автори, особено со оние од софискиот и белградскиот центар, заклучокот е дека нашиот јазик има сличности и со едниот (српскиот) и со другиот (бугарскиот), но не е еднаков ниту со првиот, ниту со вториот: „... треба да се додаде дека, покрај особеностите (на

[12] К. ПЕЕВ, *Повторно за „лажните остатоци" од крајниот* **ер** *во југоисточните говори,* Речник на југоисточните македонски говори во егејскиот дел, т. 2. Скопје, 2002.

македонските говори) што одат било по развојната линија на бугарскиот јазик, било на српскохрватскиот, има исто така и наполно индивидуални црти кои во токму таков вид не се јавуваат во ниеден од тие јазици. Тука спаѓа меѓу поважните фонетски црти развојот на *ъ,*ь > *о, е*; на големата носовка > *а* одн. *о;* па и на *ќ, ѓ* < * *tj*, **dj*, несомнено многу блиски до српските *ћ, ђ,* но сепак од нив различни. Затоа, исто така на прашањето дали се македонските говори српски или бугарски, би одговорил дека не се ни исклучиво српски ни бугарски, ами повеќето од нив претставуваат *индивидуален дијалекшен шиӣ* (којшто може да се нарече и *македонски јазик*), поврзан со силни јазли на сродство со двата спомнати јазици. Македонскиот е премин меѓу српскиот и бугарскиот јазик, и неговото приклучување само кон еден од тие јазици е од лингвистичка гледна точка неосновано".[13]

9.1. Познато е дека топономастичката номенклатура презентира голем број јазични и дијалектни посебности, а исто така низ петрифицирани форми чува постари еволутивни фази од развитокот на јазикот. Оттаму трудот на Макс Фасмер „*Словенийе во Грција*",[14] што се појави во Берлин 1941, има немала заслуга, иако индиректна, за откривањето на македонскиот јазик во светот на славистиката (среќа што се успеало книгата да се напечати во времето кога виорот на Втората светска војназемаше замав). Кога станува збор за месните имиња во Грција што Фасмер ги именува како „словенски" условно би сме ставиле „македонски" бидејќи најсилен пробив на југ имале македонските племиња, независно што земено пошироко во некои случаи сепак станува збор за словенски корени. Заслуга на Фасмер е и тоа дека, освен што успеал да стави на увид голем број „словенски" топономастички термини во Грција, извршил

[13] M. MAŁECKI, *Z zagadnień dialektologii macedońskiej,* Rocznik Sławistyczny, XIV, Kraków, 1938. Цит.: Т. ДИМИТРОВСКИ и др. *За македонскиот јазик,* Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 1978, с. 34-35.
[14] MAX VASMER, *Die Slaven in Griechenland.* Berlin 1941.

и лингвистичка анализа на истите, посебно задржувајќи се на фонетските промени што се јавиле како нормална модификација во контакт со грчкиот јазик.

10.1. Блиска по својата суштина со трудот на Макс Фасмер е книгата на рускиот славист А. М. Селишчев „*Словенското население во Албанија*".[15] Погледнато и историски и особено лингвистички станува збор за македонско население, тоа се заклучува врз основа на јазичната анализа на одделот за „словенските" заемки во албанскиот јазик, уште повеќе врз основа на топономастичката номенклатура што ја регистрирал Селишчев скоро низ цела Албанија, потврдено и од приложената карта на која „словенските" (или: „македонските") имиња достигаат дури до морскиот брег. Особено внимание заслужува поглавјето во кое авторот врши еден вид реконструкција на говорот на „словенското" население во Албанија (во минатото), врз основа на јазичните карактеристики на топономастичкиот материјал како и врз анализата на „словенските" заемки во албанскиот јазик. Во врска со називот на книгата („*Словенското население во Албанија*") не ќе биде без значење ако истакнеме дека рускиот славист во некоја рака бил вклучен во бугарската научно-лингвистичка елита и дека книгата е печатена во Софија.[16]

Независно од тоа треба да истакнеме дека проф. Селишчев зад себе оставил голем број студии и монографии, како ретко кој друг што се занимавал со македонските дијалекти. Неговите работи ги краси сериозен пристап, богатство од информации и прецизност во обработката на дијалектните факти. Во споменатото богатство од трудови одделно внимание заслужува книгата „*Белешки за македонската дијалектологија*", објавена во Казањ 1918. Во студијата, освен што дава преглед на одделни прашања од македонските дијалекти, поспецијално од областа на

[15] А. М. СЕЛИЩЕВ, *Славянское население в Албании*, София 1931.
[16] А. М. СЕЛИЩЕВ, *Очерки по македонской диалектологиии*, Казань, 1918.

фонетиката (пр. за прсл. групи **tj* и **dj*), Селишчев уште прави компарации со бугарскиот јазик, со кој има немал број сличности на морфолошки план, кои во основа се појавени (и во едниот и во другиот јазик) под влијание на балканската јазична унија и со кои се одделуваат од другите словенски јазици, додека со српскиот сличностите се главно на фонетски план.

2008

# СКРАТЕНИЦИ

А,БТР – Л. Андрейчин и др. , *Български тълковен речник* , София 1963.

БМ – Ст. Бојковска – Максимовска, *Дијалектни текстови од Мегленско,* Македонистика, бр. 5, Скопје, 1992.

Б(М,В,СД,К) – Т. Бицевски, *Македонски народни песни од Мегленско,* Македонско народно творештво, 6, Скопје 1985; *Македонски народни песни од Воденско,* Македонско народно творештво, 8, Скопје 1989; *Македонски народни песни од Серско и Демирхисарско,* Македонско народно творештво, 13, Скопје 1997; *Македонски народни песни од Кукушко,* Македонско народно творештво, 9, Скопје 1989.

Б,ОГ – П. Бицевски, *Орловото гнездо,* Скопје 1996.

В (V,K,S) – W. Budziszewska, *Słownik bałkanizmów w dialektach Macedonii Egejskiej,* Warszawa 1983 (V – Воден, K – Кукуш, S – Солун).

ВГ,БЕР – В. Георгиев и др., *Български етимологичен речник,* София,1971...

В,СД – Б. Видоески, *Говорот на селата Плевна и Горно Броди, Драмско,* МАНУ, Прилози XXII, 2, 1992.

ВБ – Б. Видоески, *Текстови од дијалектите на македонскиот јазик,* Скопје 2000, ВГ (од Гевгелиско: Мач – Мачуково, Ст – Стојаково, Ѓав – Ѓавото, Мир – Миравци, Бог – Богданци, Пир – Пирава), ВД (Д – Дојран, Ник – Николич), ВК (од Кукушко: К – Кукуш, Пат – Патарос, Шт – Штемница, Мал – Маловци, Пл – Планица, Иџ – Иџеларе); ВС (од Солунско: Кир – Киречќој, Град – Градобор), ВЕв (од Еницеардарско: Ев – Еницевардар, Бар – Баровица, Кр – Крушаре. Кор – Корнишор, Ил – Илиџиево, Кон – Кониково), ВВ (В – Воден, Крон – Кронцелево), ВМ (од Мегленско: Сар – Саракиново, Стр – Струпино, Тр – Тресино, Цăр – Цăрнешево, Зб – Зборцко), ВК (од Kајларско: Ран – Ранци, Тр – Тремно, Рак – Ракита, Бош – Бошувци), ВД (од Драмско: Фр – Фраштене, Тр – Трлис, ГБ – Горно Броди. Кал – Калопот, Кал – Календра), ВЛ (од Лагадинско: Aј – Ајватово), ВБ (од Богданско: Нег – Негован, Зар – Зарово, Вис – Висока, Сухо, Бал – Баливиц).

V,PM – P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových.* V Praze, 1932, s. IV-596.

VM,ESJČ – V. Machek, *Etymologický slovnik jazika českého a slovenského,* Prag, 1957.

Г,ДМГ – Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско),* Македонски јазик, Скопје, XI-XII, кн. 1-2, с. 113-182, XIII-XIV, кн. 1-2, с. 173-276.

ДВ – В. Думевъ, *Воденскиятъ говоръ,* МакПр, XIII, с.8–42.

ДК – В. Дрвошанов, *Кајларскиот говор,* Скопје, 1991.

ДС(Ч) – С. Давкова, *Лексиката на говорот на с. Чифлиџик* (Демирхисарско), магистерска дисертација, машинопис, Скопје 1997.

ИГ – Д. Ивановъ, *Гевгелийскиятъ говоръ,* София, 1932.

КЕ – М. Карамфиловски, Еницевардарскиот говор, докторска дисертација, машинопис, Скопје 1995.

ЛС(К) – Веселинка Лаброска, *Говорот на с. Кула* (Серско), магистерска дисертација, Скопје 1997.

MS,t,s – M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Sołuńskiem), I, Teksty,* Kraków 1934; *II Słownik*, Kraków 1936;

МЕ(В) – Б. Ристовски, *"Вардар". Научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков,* Скопје, 1966.

MV,K – A. Mazon et A. Vaillant, *L'évangéliaire de Kulakia un parler slave du Bas - Vardar,* Paris 1938.

МС(В) – Л. Милетичъ, Изъ живота на Българитѣ въ Солунско, МакПр, VIII, София, 1932.

МЕ(Р) – Бл. Ристовски, Раните ракописи на К. П. Мисирков на македонски јазик, Скопје, 1998.

О,СРЯ – С. Ожегов, Словарь русского языка, Москва 1963.

ПД – К. Пеев, Дојранскиот говор, Македонистика, 2, Скопје 1979 (Д – Дојран, од Дојранско: Ник – Николич, Пат – Патарос, Фур – Фурка) .

ПК,II – К. Пеев, Кукушкиот говор II, Скопје 1989 (од Кукушко: Мор – Морарци, Грам – Грамадна, Шт – Штемница, Пл – Планица Ним – Ниманци, Шек – Шекерлија, Иџ – Иџеларе, Пос – Постолар, Крец – Крецово, Гăр – Гăрбашел, Даут – Дутлија).

ПК – К.Пеев, според лично собрани необјавени материјали: од Кукушко: Мот – Мотулово, АЌ – Амбар Ќој; од Гевгелиско: Којн – Којнско, Ст – Стојаково, Пир – Пирава, Гум – Гуменџа, Мач – Мачуково – (материјалите се депонирани во Институтот), од Серско: Сек – Секавец [заедно со А. Поповски], од Драмско: Плев – Плевна [заедно со А. Поповски], од Гевгелиско: Фур – Фурка – (материјалите се депонирани во А рхивот на МАНУ),

PS, ERHSJ – P. Skok, Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika, Zagreb, 1971...

Р,ДГ – Ст. Романски, Долновардарскиятъ говоръ, МакПр, кн. 1, София 1932.

РМЈ – *Речник на македонскиот јазик* I, II, III, Скопје 1961...

РСХКНЈ – *Речник српскохрватског књижевног и народног језика,* Београд, 1959...

СК – Д. Сакъов, *Принос към речника на кукушкия говор,* Българска диалектология, III, София 1967.

ТГ – Ст. Тановиќ, *Српски народни обичаји у ѓевѓелијској кази,* Српски етнографски зборник, XL, Београд, 1927.

УЕ – Д. Угриновски, *"Народни обичаи од Еницевардарско"*, машинопис.

Ф,ЭСРЯ – *Этимологически словарь русского языка*, Москва 1986...

ШГ,1(К,Д) – К. Шапкарев, Сборник от *български народни умотворения,* т. 1, София, 1968 (К – Кукушко, Д – Дојранско).

ШГ,5(С,К,Д) – К. Шапкарев, *Избрани дела,* V, Скопје, 1976 (Г – Гевгелиско, С – Солунско, К – Кукушко, Д – Дојранско).

## ТРАНСКРИПЦИЈА

*ă*. – Со овој знак го предаваме "темниот вокал" независно од неговото потекло.

*ạ*, , *ọ*. – Точката под вокалот го означува полуредуцираниот изговор: *ạ* клони кон *ă*, кон *u*, *ọ* кон *y*.

*a:*, *e:*, *o:*. – Должината на вокалите ја означуваме со знакот : (две точки) поставен од десната страна до буквата.

*ä*. – Со овој знак го обележуваме широкиот изговор на вокалот *e*.

*л'*. – Овој знак го означува полумекото *л*.

*н'*. – Со овој знак се означува мекото *н'*. Во крајната југоисточна периферија, пр. во Лагадинско консонантите си имаат свои меки парници што ги претставуваме на истиот начин – со надреден знак од десната страна на буквата (*д* - *д'*, *з* – *з'*, *т* – *т'* и сл.).

*л̥*. – Со овој знак се означува вокалниот изговор на *л*.

*р̥*. – Овој знак го означува вокалниот изговор на *р*.


CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека „Св. Климент Охридски", Скопје

811.163.3'282.4(495.6-12)(038)

ПЕЕВ, Коста
Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел. Т. 5 / Коста Пеев. - Скопје : Македонска академија на науките и уметностите, 2009. - 421 стр. ; 23 см

На наспор. насл. стр.: Dictionary of Macedonian dialects in the South-East Aegean part of Macedonia / Kosta Peev. - фусноти: стр. 415-416

ISBN 978-608-203-025-8
1. Ств. насл. на наспор. насл. стр. , - I, Peev, Kosta види Пеев, Коста
а) Македонски јазик - Дијалекти - Егејска Македонија, југоисточна - Речници
COBISS.MK-ID 77819146

## СОДРЖИНА



